КОСТА ПЕЕВ

# РЕЧНИК

## НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ

ТОМ 6



КОСТА ПЕЕВ

# РЕЧНИК
## НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ
## ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ



МАКЕДОНСКА АКАДЕМИЈА
НА НАУКИТЕ И УМЕТНОСТИТЕ
ФИЛОЛОШКИ ФАКУЛТЕТ „БЛАЖЕ КОНЕСКИ“

КОСТА ПЕЕВ

# РЕЧНИК
# НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ
# ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ

том 6

Скопје, 2011



МАКЕДОНСКА АКАДЕМИЈА
НА НАУКИТЕ И УМЕТНОСТИТЕ



ФИЛОЛОШКИ ФАКУЛТЕТ
„БЛАЖЕ КОНЕСКИ“ - Скопје

Коста Пеев

# РЕЧНИК НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО ЈУГОИСТОЧНИОТ ЕГЕЈСКИ ДЕЛ


*Рецензенти:*
акад. Блаже Ристовски
проф. д-р Максим Каранфиловски

*Програмери:*
дипл. инж. Тихомир Атанасовски
дипл. инж. Владимир Лазов
дипл. инж. Петар Пепелјугоски

*Компјутерска обработка:*
дипл. инж. Владимир Лазов
дипл. инж. Зоран Петрушевски

# ТАТКОВИНА

*Со замислени меѓи*
*сум ја означил својата татковина.*
*Сум поставил белеги на сите нејзини граници*
*и на сите стратегискси точки:*
*на тераси над реки, езера и над морскиот брег*
*кај што сум седел долго со пријатели*
*во летни вечери, при чашка црвено вино.*
*На пазаришта со раскошни бои и опојни мириси*
*од есенското обилие.*
*На планински врвови,*
*кога низ проретчени облаци*
*се открива поглед во далечни предели.*
*До кај што сум ја пренесол својата љубов,*
*дотаму е мојата татковина.*
*А вие, еј!*
*На што сте смислиле да ја сведете?!*

*Блаже Конески*

## Уводни страници

*До пред деценија и повеќе години, Речникот се работеше како дел од проектот на МАНУ "МАКЕДОНСКИТЕ ДИЈАЛЕКТИ ВО ЕГЕЈСКА МАКЕДОНИЈА", под раководство на акад. Б. Видоески. По неговата смрт проектот беше затворен и работата врз Речникот се префрли во ИНСТИТУТОТ ЗА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК. Во составувањето на Речникот е користен архивот на Дијалектолошкото одделение при Институтот, како и Архивот на МАНУ. Поголемиот дел од материјалот е собран од авторот на Речникот. Освен тоа вршена е ексцерпција на голем број дијалектолошки и етнографски студии од кои се земени широки контексти, со цел да се илустрира не само значењето на лексичката единица, туку и да се документираат моменти од материјално-културното живеење на еден дел од македонскиот народ, кои поради познатите историски факти, неповратно тонат во заборав.*

*Познато е дека основниот постулат на дијалектот е територијата каде што тој се зборува. За жал нашите југоисточни говори во Егејска Македонија, во поголем дел за време на Втората балканска војна, делумно и во Граѓанската војна во Грција, останаа без тој природен постулат. За илустрација да спомнеме дека познатиот македонистички центар Кукуш, можеби најважен* ***"во македонскиот 19. век"****, во летните месеци 1913 г., под ужасен притисок на грчката солдатеска, беше буквално избришан од географските карти, таму не остана ниту еден Македонец – староседелец, а и денеска нема автохтоно македонско население. Наша задача*

*беше, преку анкетирање на бегалци, "да го заштитиме и одбраниме од заборав", (како што напиша проф. Бл. Конески во рецензијата за двотомната монографија "Кукушкиот говор"), народниот живот на населението од односнава регија со сите негови манифестации: обичаи поврзани со одредени настани од семејниот и личниот живот, верувања и суеверија, именувања во врска со меѓусебните односи, обичаи поврзани со раѓањето и смртта, хигиена, болести (нивно именување и лекување), веселби и забави, именување и одбележување на народниот календар и празници; куќата (изградба и именување на деловите), приготвување и видови јадења, имиња на посатки, именување на делови на воденицата, чување и одгледување на домашни животни, терминологија во врска со земјоделството, именувања во врска со ловот и риболовот (средства и обичаи), одгледување на свилената буба, термини во врска со пчеларството, природни појави и верувања во врска со нив. Од истите причини: да се регистрира сето она што претставува дел од животот на прогонетите Македонци од југоисточниот егејски дел, се вадени лексички потврди и од народната поезија, односно е претставен и извесен корпус од топономастичката номенклатура.*

*од Авторот*

## Рецензии

***акад. Блаже Конески***

*Вредноста и интересноста на оваа монографија се зголемува посебно со тоа што таа му е посветена на еден говор којшто поради познатите историски околности во Егејска Македонија е подложен на исчезнување во својата матица.*

*Авторот бил поставен пред задачата да врши еден вид реконструкција на кукушкиот говор користејќи ги поранешните записи и соопштувања и спроведувајќи и самиот анкети меѓу припадниците на тој говор преселени во Република Македонија. Со сето тоа работата на д-р Коста Пеев ги надминува по своето значење чисто лингвистичките рамки зашто заштитува и одбранува пред заборавот еден важен дел од национално–културното наследство на македонскиот народ.*

(Извадок од рецензија)

**акад. *Zuzana Topolińska:***
**Коста Пеев, Кукушкиот говор,** кн. 1, 2

*Книгата Кукушкиот говор од К. Пеев претставува ценета придобивка за секоја славистичка, не само македонска, библиотека.*

*Кукушкиот говор, претставува југоисточен македонски дијалект, тој се вклучува во комплексот долновардарски говори, што се простираат во долниот тек на реката Вардар. Близината на градот Солун, родното место на Светите браќа Кирил и Методи, допринела дијалектите од односнава регија одамна да го привлечат вниманието на славистите. Покрај лингвистите од бившите југословенски простори (меѓу другите и В. Облак), исто и бугарските, во историјата на истражувањата на југоисточните македонски дијалекти се запишани и имињата на А. Мазон, А. Вајан, а исто така и на М. Малецки и З. Голомб. Меѓу нив, сепак монографски опис на конкретни дијалекти дале Вајан и Голомб, но и двајцата во некоја рака, од истата причина, биле хендикепирани – им недостасувале контакти со живиот јазик, односно со информатори. Вајан го претставил јазикот на евангелскиот текст преведен кон крајот на предминатиот век на говорот од селото Кулакија, во близина на утоката на реката Вардар (во Солунскиот Залив). Голомб го претставил јазикот засведочен во дијалектни текстови собрани кон триесеттите години од минатиот век од Малецки во селата Сухо и Висока, на југоисток од Солун. Оттаму книгата на Пеев е прва, во вистинското значење на зборот, дијалектолошка монографија, што се потпира врз материјали собрани од самиот автор во непосреден контакт со информаторите, повеќе пати верифицирани на теренот. Таа своја голема шанса Пеев прекрасно ја искористил – книгата содржи богат, многустрано интерпретиран јазичен материјал.*

**Studia linguistica Polono-Jugoslavica,** 7, Kraków, 1993
(Извадок од рецензија)

**акад. Манол Пандевски**

*Имам чест да кажам грска зборови за делото "Кукушкиот говор" од проф. д-р Коста Пеев. Мислам дека е потребно веднаш да се каже: авторот Пеев си поставил една колку благородна, толку и тешка задача, но мошне успешно ја решил. Благородна, зашто се зафатил да го зачува од забот на времето јазикот на кукушките Македонци и научно да го обработи, за да им го соопшти на лингвистите и славистите во светот; и тешка, зашто немал на располагање доволно јазичен материјал за да ја изврши својата лингвистичка анализа.*

*Недостигот од материјали мојот почитуван колега го решил низ единствено можниот начин – во Струмица и по селата со години барал и пронаоѓал стари кукушани и ги молел да му раскажуваат народни приказни, песни и лични преживелици и, си составил свој оригинален јазичен фонд, кој потоа научно го обработил. Во сето тоа вложил многу време, труд и знаење. Неговите соговорници или информатори биле стари луѓе. Тие се забележани во книгата, а многумина не се веќе меѓу живите. Зошто стари? – Затоа што само старите го зачувале оригиналниот говор со кој некогаш во родниот крај се служеле сите кукушани. И уште нешто: бидејќи информаторите обично раскажуваат за бегството пред грчките завојувачи во фаталното лето 1913 година, нивните кажувања се ценети сведоштва и за историјата на македонскиот народ. Така, проф. д-р Коста Пеев со својот лингвистички труд и помогнал и на историската наука.*

*Делото на проф. д-р Коста Пеев е од големо двојно значење: прво, за лингвистичката наука, и второ, за историјата на нашиот народ. Градот Кукуш по население не е веќе македонски град, но, по јазичното, културното и историското наследство, тој е, и ќе остане наш, македонски. Ние сме должни тоа наследство да го чуваме и да го проучуваме. Тоа имено со своето дело го сторил професорот Коста Пеев. Дотолку е поголема нашата благодарност кон него лично и кон неговото дело.*

Дел од поздравната реч на акад. Манол Пандевски на промоцијата на трудот „Кукушкиот говор“ одржана во Струмица 1990 год. („**Македонија**“ – илустрирано списание на иселениците од Македонија, бр. 456).

**акад. Митко Мацунков**

*–... со нив беа уште, дедото Мане од Аканџалија – село во близина на Дојран, сега за жал во Грција и Јане Данилуф Петруф џо потекло* **уд дол**, *од Крецово – село во Кукушко, држејќи ги в раце* **како икони**, *обете книги од Кукушкиот говор на Коста Пеев.*

*Запомни толку, дека ова не се делови од извештајот на Карнегиевата комисија за злосторствата над народот през трите војни, што се слејаа во седумгодишно страдање, ниту извадоци од некоја историја за бегалците од Долна Македонија, туку фрагменти од една лингвистичка студија за кукушкиот говор – од скапоценото дело на Коста Пеев, што Јане Данилуф Петруф во овој миг цврсто го стиска во рацете од страв ветерот да не му го дувне во Езерото – во којашто покрај граматиката и речникот се наоѓаат и текстови што ќе ги илустрираат нив.*

Извадок од делото
„**Кон другата земја**“, Скопје 1993 г.

**проф. Димитар Пандев: Заштита и одбрана од заборав**

*"Кукушкиот говор", покрај бројните студии и статии со проблематика од македонската дијалектологија, како и работата врз словенските лингвистички атласи, е втората монографија на Коста Пеев (по "Дојранскиот говор" 1979), посветена целосно на еден македонски дијалект.*

*Оваа проблематика низ призмата на строгите лингвистички методи и пристапи спрема поставениот јазичен материјал, ја претставува основната научна преокупација на К. Пеев во неговата монографија "Кукушкиот говор".*

*Самите топоними ја покажуваат посебната тежина на лингвистичките проучувања на Пеев, како и нивната предност. Станува збор за градови и области што во конкретни историски услови и настани од историјата на македонскиот народ (Балкан-*

*ските војни, Првата светска војна) биле целосно уништени и никогаш повеќе не го добиле поранешниот сјај, изглед – и говор. Прашањето за Кукуш и во тој стравичен контекст звучи уште постравично: можеби најголем македонистички културен центар во македонскиот 19. век, токму во времето на дефинитивниот акт за распарчување на Македонија, просто е збришан од картата на словенските топоними.*

*Пред суровите историски податоци, овојпат опстојуваат книжевноста и лингвистиката: македонската книжевност со навистина големиот број книжевни дела со егејска тема, а македонската лингвистика со засведочувања и обработка на егејскиот јазичен материјал преку монографски претставувања на одделни говори. Двотомната монографија "Кукушкиот говор"* (вградена во **„Речникот на македонските говори во југоисточниот егејски дел"**) *на Пеев, во тој поглед, е најобемно и најцелосно претставување на еден македонски говор во Егејска Македонија, а и пошироко.*

*Во пристапот кон анализата, Пеев ги врши проучувањата во две посоки: на современ план – предавајќи ја современата состојба на кукушкиот говор, врз основа на реконструкција на дијалектните податоци собирани од преселници од Кукуш и од околните села; и на историски план – проследувајќи ги промените кои настанувале во развојот на овој говор, врз основа на реконструираните лингвистички податоци и на порано објавените текстови од овој говор.*

*Кукушкиот говор ("респектирај долновардарските, односно говорите од југоисточниот егејски дел"), според авторот сподепуваат извесни заеднички црти со источното македонско наречје на фонолошко и на морфолошко рамниште. Исто така, се одделуваат од него со редица специфичности, посебно на синтаксички план, а пред сè со застапеноста на голем број балканизми, кои авторот ги објаснува како резултат од контактите на македонското население со ароманското на односната територија. Тука ја согледуваме и балканистичката проекција во дијалектолошките проучувања на Пеев.*

*Притоа одбележуваме дека секоја современа состојба на еден говор е само дел од историјата на самиот говор. Говорниот јазик постојано се наоѓа во фаза на промени, под влијание на*

*разни јазични и вонјазични фактори. Во тој поглед, монографијата на Пеев, фиксирајќи ја и обработувајќи ја современата состојба на кукушкиот говор, всушност го обработува и последното поглавје од неговата историја. Јазичниот материјал овде е уловен, не во мигот на неговото исчезнување, туку – отпосле. Неповторливоста на јазичните факти со тоа, во овој случај, станува и социолингвистичка определба.Според Пеев, не е тоа дури ни "пет до дванаесет" – време за акција, туку "дванаесет и пет" – време отпосле.*

***Нова Македонија, ЛИК, 12***
(осврти, критики, рецензии)

***Посвета***

*Книгата ја посветувам на* **хирургот д-р Ѓорги Групчев** *за големите стручни и лични напори во справување со опасните никулци на болеста; уште и на мојот* **брат Звонко** *и* **сестра Соња** *со кои заедно во детството, во меѓусебна почит и љубов, го осознававме животот и светот.*

*Коста Пеев*

**Благодарност**

*Макотрпната работа во изработката на дијалектен речник бара многу жртви и одрекнувања од авторот но и поткрепа, помош и разбирање од најблиските. Во таа смисла ја изразувам својата благодарност кон ќерките Елена и Валентина, зетовците Владимир и Пепи и особено кон сопругата Танка за нејзиниот значаен практичен придонес во реализацијата на проектот.*

* * *

*Голема благодарност кон мојот учител и ментор акад. Божидар Видоески којшто ми ги откриваше тајните на современите достигнувања во ареалната лингвистика и тоа низ практично вклучување, особено во меѓународните проекти Општословенски лингвистички атлас, Општокарпатски дијалектен атлас и Европски лингвистички атлас.*

*Коста Пеев*

*За крај треба да се спомене како многу важна соработката со македонските друштва во Торонто: Канадско-македонско историско друштво, Организацијата на Обединетите Македонци, исто така и со литературните друштва: Браќа Миладиновци и Григор Прличев. Соработката со нив ми отвори пат за контакти со македонските иселеници во Торонто, особено корисни поради карактерот на мојата работа. Тие организираа и промоција на ''Речникот на македонските говори во југоисточниот егејски дел'' – 3. том (29. јануари 2006 г.), промоција во која зедоа учество и професори од Универзитетот, односно од Факултетот за словенски студии во Торонто. Споменатите контакти беа продлабочени и во соработката со одговорните уредници на весниците ''Македонија'' и ''Македонски вести''. Исто така ми беше овозможено пред Македонските иселеници да одржам предавање ''За формирањето на македонскиот литературен јазик''. Во организирањето на споменативе активности драгоцена беше помошта од моите драги пријатели ing. Одисеј Белчевски и ing. Крис Стефов.*

*И најпосле, сосема на крај, што би можело да биде и на самиот почеток: во активностите за собирање на дијалектниот материјал, што траеше со децении, огромна беше поддршката од Симеон Гошев од с. Турново (Струмичко) и Димитар Богоев од Струмица.*

*Авторот*

# Т

**та** conj 1.‘па, пак’ ~ *Ја́гăнто му-ọдгọво́руве: “По-су́ј ри́дишта, су́ј гăргăле́нки тăркăл'ува́х”. По́по го-викну́ве си́н-му и го-пи́те: “Шо прави́ ти ва́адăн, та ја́гăнто гла́д-но устăна́ло”* [ВКук,П(285)]; 2. ’и’ ~ *му рече: “ету синку, от тиа смокви да земиш да продаваш; ама пăрво да земиш от това дăрво та да гледаш аф царскиј конак да ги продаваш! Та кој ке да јади от смоквите, ке да извади рогови”* [V, РМ,35].

**т'а** pron 1. 'лич. зам. за 3 л. ж. род' ~ *иди́н де́н и зạне́ли гро́зди. Т'а́ фати́лạ дạ-јạде́, ạма́ н'а́ зăрну пу-зăрну, л'у сạс-ц'а́л груздáк*; 2. во примерите што следуваат наместо како субјектна форма има значење на директен предмет: ~ *ца́р'у ре́кăл: “Не́кạ ми дạде́ Го́спуд' че́нду, ат не́кạ у́мр'ă”. Нạско́ро му-с'ă рудíлạ мо́мичкạ. Т'а́* (наместо 'неа') *мло́гу с'ạ јạ-чува́ли* [ВБог,Зар(339)]; ~ *скрипничáфта тре́ва* (кантарион) *а туру́ваа уф-зăјти́н, ра́ни лику́ваа ус та́а* (наместо: ’ус неа’)[ПК,2(103)].

**таак** interj 'шум што се прави при пукање' ~ *“Сега немум време, са варкум!” – и не гледе уф арамијата, него трче ли, трче. На арамијата му паднало криво и си рекал: “Ај, анасăни! Така и така вија греуве не ми са прустуват, чунки не са един, не са два”. Тоа вил'аќи, емен си зима пушката... Таак!... и чувекут на место си падна* [ТГев(147)].

**та́ап** interj ’укажува на шумот што се прави при силен удар’~ *и шо́ пра́ве де́тто? Зе́ва ину-гуле́м ка́мен. Зме́ут гла́ва ина́, кулка́ва гуле́ма! Ќи-г-у́дре. И во́ – а гуле́муто ка́мен – та́ап нă-па́шкăта, му-ă-скину́ва па́шкăта. Зме́ут ско́кна, тап гу-фа́-ти, г-упăлти, гу-фăрли та́ка, на́ка* [ДК,Ран(142)].

**табаби́а** f ’група луѓе, толпа’ – в. **та́бур** [СКук(337)].

**та́бла** f ’друштвена игра, налик на шах’ ~ *сă-чу́де ка́к дạ гу убíе, дạ му а зе́ме дујна́-ѓузилíјкạта. Фа́шќăт дạ играат на та́бла. Та́ткуто ричéл: “Ко́ј ќи-па́дне, ќи-му-ј-искáрме* (извадиме) *о́чте”* [И,Гг(114)].

**та́блица** f ’училишна црна табла за пишување’ (се користела во минатото кога дечињата се описменувале) [СКук(337)].

**табур** m ’група, обично организирана, пр. во војската’ – сп. обичај: на *Прабражден* момци и девојки од сите околни села околу *Гевгелиската каза* одат на *сабур* кај

*Мрзенски бајни.* Навечер сите се враќаат дома, одвојувајќи се момците и девојките од секое село во посебен *табур* [ТГев(323-324)] – очигледно дека се работи за обичај од едно минато време; кај Саќов, од Кукушко: **тăбу́р** 'воена дружина' [СКук(337)].

**Тáбăнта** top. 'место крај брегот на Езерото (Дојранско), во минатото таму имало кожарска работилница' [ПДој(135)].

**тава** f 1.'длабок сад во кој се става јадење за да се пече' ~ *зą-гулéмјут нишáн дујдéа пáк тóг'иска óсум дýши; свéкурут, вýјкото на-мóмчто, тéтинут дујдé, дéвирут (брáт-му), кýмут дујдé и дрýзи нíјни руднíни, бăрчéдăвци. Нóсаа пéчăво, рíба уф-тáва* [ВГев,М(269)]; ~ *сă-спугнá пу-лисíцта дă-ă-фáте и дă-ă-удáве, оти гу-излăжá. Лисíцта дрýм! Бéге ли, бéге, вăлко пу-нé:, áма óна пóскóро бéге. Бигáјки пумині уддéка ăдні вуденíца. Глéде прăд-вуднíцта ăдні тáва сус-кáша* [ВКук(286)]; ~ *íстоп-га тáафта ус-мáлко лéп, да нé стóо тáа мáнџичка* [ПК,2(53)]; 2. изр.: **рúшта уф-мó:рто, óн тá:фта а-турýве нă-óгино** (= несериозен пристап во смисла на нереалност и избрзаност во објавувањето на резултатите) ~ *нéкаа рăбóта тéшко а бúве, а óн вúке: гутóво-ј; сă-фăл'óте* [ПК,2(190).]

**тąвáн*** m 1.'помошна просторија веднаш под кровот на куќата' ~ *áрно áма Ѓýптино ọсетíл óти змéо нéма такá дą-гọ-ọстáве вáа нóќ и зą тóа сą-спремíл. Нą-мéстото дéка шọ ќе-спијáл ọн, направíл ọт-снóп ăржáн'е чувéк и ọд-éдна лéјка глáва и отíшąл гóре нą-тąвáно дą-спíа* [ВГев,М(272)]; ~ *тогас мајка му си качи на тавану и му извади татковата му пушка, која беши рăждасала* [V,PM,41]; ~ *владиката му вели: "бре братку, кату ми беши страх от тиа аскерите, имах околу шестотина парчи от тиа караѓроши не знајах, как да ги искриам; ми дојде на умот: га кладох на врăх таван'ут"* [V,PM, 39]; 2. 'долната преграда на таванската просторија, накај собата' ~ *уф-тó: врéме вăлко пуг-лиднáл нă-гóрę пуд-óко и шó ки-вíде: рíби и рíби вíсăт ут-тăвáно. Сă-вăрнáла лисíцта и вăлко ки-ј рéче: "А мурí кýма лíсо, уддéка íмиш тóлко рíби?"* [ВКук(286)]; ~ *пăр-дíąта-ј плéтина, ус-н'áа сă-кувáли тąвáнто, сéтне сă-мăчкáли ус-мáл-тăр* [ПК,2(95)].

**тавил** m 'договор, спогодба' ~ *му вели на негу: "е, чунки си нал толку караѓроши, сега требува да ми га дадеш!". Он му вели: "што да ти дам владика! Јазе га расипах караѓрошите, л'у да ти дам един тавил!"* [V,MP, 40].

**тавла*** f 'послужавник, таблá' ~ *кату чу така старецот, имаши една подница л'ап сос негу аф тавлата му, му даде на човека л'ап* [V,MP, 84] – од контекстот излегува дека во случајот се работи за **тавла** (= 'табла'). П. Лавров во Зборникот на Верковиќ споменатава заглавна единица ја поврува со **тавлакана** 'коњушница' (в. таму) [V,MP,378].

**тавлакана** f 'просторија во која се чуваат коњи – коњушница' ~ *да здигниш на кон'у четрите ноги, да му туриш свингер на петали месту, ча инак ки тропка кон'ут, ке да си разбуди протудрак. Мајдон, отиде на пазариштету, купи свингер и отиде аф протудракувата тавлакана* [V,PM,74]; ~ *кога гледа јурганот не таму. "Кој ми зема јурганот?" вели на л'удето му. Они не знајат. И заедноч отиде на тавлаханата, виде, ча кон'у го*

*нема* [V,PM,75]; ~ *кату са и опи́л, оти́де пра́ве на́ тавлахана́та, најде́ та́мо четири́јси куби́ли, една́ бе́ла, дру́га черве́на, дру́га жӑлта, дру́га цӑрна – се́која со́с дру́га боја́ бе́ха* [V,PM,123]; ~ *и́ па́к жрја́пчето фрӑкна́ и гу закара́ дру́ги четири́јси кона́ки ме́сто̀ на дале́ку. И па́к дја́тето, кога́ си отвори́ очи́те му, гле́да, си најде́ а́ф една́ ца́рцка тавлахана́* [V,PM,121].

**та́е** impf 'кога садот (пр. од глина) пропушта по малку течност' [СКук (337)]; в. **тоне**.

**таибиет** m 'обичај, навика' ~ *земјал сос не́гу и хизмиќарот му, вја́хнали на бӑрзи ко́ни да по́дат на чу́зда зе́мја дале́чна. Цифаирциата и́маши еди́н ха́рин таибие́т: л'у кога́ да ти́ваши на н'а́која трӑгови́а, ки си про́стиши сос тајфа́та му* [V, PM,26]; во контекстот среќаваме посебност во врска со линеаризацијата, имено атрибутот стои во постпозиција во однос на именката: **зе́мја дале́чна**, што се третира за балканизам.

**таин** m 'порција јадење' ~ *царјут гу зема веки гнусниот многу на севда и фати да праща таин сос негу на царицата му. Царицата га викаше тој милна. Един вечер царјут му рече на гнусниот: "да земиш таин'ут да гу закараш на милната!"* [V,PM,60 ]; ~ *и така царјут аф она удаја ги тури сиромахут и жената му, тури и хизметчии да им чинат хизмет, да им носат таин царска софра* [V,PM,64]; ~ *и тојнака флезе тамy аф онаја удаја, дека и била царјувата керка; са искрил нетри аф долапју. На царјувата керка таин докарували, и тјанака кога спиеши, тој гу изјаваши таинју* [V,PM,102]; ~ *та́јнут му е еди́н сӑму́н ле́п нӑ-де́н* [СКук(337)].

**таинциа** m 'тој што подава порции, храна' ~ *Царјут чини една кула висока сос џамови и ги затвори нетри аф кулата сос една парамана и трите деца; един ден параманата им рече на децата: "утри да терати месу сос кокали* (коски)". *Таинциата кога дојде, му докара пак без кокали месу* [V,MP, 50].

**та́јна** f 1. 'работа што малкумина ја знаат' ~ *ни́м дӑ-си-кӑжа́л ло́шо зӑ-Ту́ше, зе́р о́чте ќи-ти-ј изва́де Киро* (ќе те казни). *Зӑ-вӑркузу́но мо-ј-вӑрзан* (многу се блиски), *и́мат не́куј гуле́ми та́јни* [ПК,2(156)]; 2. изр.: **се́каа тајна на-кирмијте** (= животното искуство кажува дека секоја тајна колку и да се чува сепак со времето излегува на површина).

**та́јно** adv 'кога нешто се работи скришно, недостапно за јавноста' ~ *пуста́пките му-о́де, са́ке до-фа́те, са́ке да-ви́де шо́ рӑбо́те, ак рӑбо́те не́што та́јно* [ПК,2(190)].

**тајфа́** f 1.'семејство, заедница по крвно сродство' ~ *н'ӑкуј вр'ӑм'ӑ има́лу иди́н ца́р. То́ј нӑмал тајфа́ и за ту́с че́сту с'ӑ мо́лил на-Го́спод'а да-му-даде́ бари-идна́ мо́мичка. Утмӑра се́тн'ӑ душе́л иди́н плимати́к* [ВБог,Нег(339)]; ~ *едно́ вре́ме и́маши две́ бра́тќа. Еди́нојут бе́ши мло́гу богат, кӑшти и́маше кату ца́рските кона́ки, пари и стока мло́гу, ама не беши мо́шне уче́н. Дру́гиот бра́т бе́ши мло́гу уче́н ама бе́ши мло́гу сирома́х, тајфа́та му бе́ши го́ла голиша́нка* [VPM,12]; ~ *тога́с трагове́цот му да́ва де́сет хил'а́ди гро́ша и му ве́ли: "на́ ти ти́а па́ри! Иди на та́јфата ти, да ги оста́виш: ду́р да до́јдиш ти́нака да са хра́н'ат!"* [V,PM(13)]; ~ *оди уф селта, собири по 10-20 коли и дӑржи-ј* (погрешно пишува: **дружи**) *дејна, нојќа 2-3 нидели, 1 месец*

*и билјăм 6 ниделја без ѓунлјук, а дома нека му ѓина на лјујта работта, нека му гладува тајфата* [МЕ,Р(73)]; 2. изр.: **да си глéдаш тáјфата ти** (= да се грижиш за семејството) ~ *му речé: "сега дáј ми на мéника онúа што ти дáдох, та дрýгите, што си добúл тúнака да ги зéмиш и да úдиш аф твóјта кăшта, да си глéдаш тáјфата ти"* [V,PM(15)].

**тајче** n. zool. 'младо коњче, ждребе' ~ *тихиса вун кобилата му да ги јади тринету от риба, па та стана тешка. И бабата, как јади от рибата, и она стана тешка. Дојде времја, кобилата уродила мăско тајче* [V,PM(158)]; ~ *един ден порăнч'а на бабата да тури на манџ'ата зехир, да го утруи дјатенто. И как влезе нетре от портата дјетенто, фати да ражи тајчинто* [V,PM(158)]; ~ *и калеко и лизнал космиту, му и дошел тајчинту, го играи конот му и сос тешката бозлугана расипал много фиданчита. Тогај го виде најмалката царска дивојка и ја запали дури нетре на џиерут* [V,MP,159].

**тạкá** adv 'на извесен начин' ~ *óн ин кạжáл: "Сја̇ ки-пýштạте éдạн прóсик дạ-сáке ут-кạмúла пạстăрмá. Знáчи, кọј ки-дáде пạстăрмá уф-нéго-ј сúчко, и кạмúлта, и пáрте". И нạпрạвúли тạкá, фạтúли ạдúн прóсик* [ВДој,Н(280)]; и: **так** ~ *гарвáнката казáла "га", и тóј и дáл од месóто; кугá рекла "гý", ú-дáл од-млекóто. Тáк изл'áгли нагóрната зем'а* [ВСер,Кал(337)].

**такат** m 'сила, моќ'; сп.: **Не устана гајри такат** (= кога некој е исцрпен, болен) [ТГев(248)].

**така-тука** interj 'укажува на шумот што се прави кога се чука, во случајот кога се сече со секира' ~ *сéтне рéкăта нă-кáмпинут и тăкá, димéк, ги-дуридúл сúте тúа, ги-јзридúл и ду-крýшкăта дујдéл тóо дéте, ду-бăлтúăта, бăлтúăта нă-крýшкăта: тáка–тýк, тáка–тýка* [ВКук,Иц(292)].

**такос** pron 'таков' ~ *ја извади Иг'у кралицата вунка, ја занеси на царјут. Тја, как го виде царјут, си угносила и му вели на Ил'а: "на такос мăж ме докара!"* [V,PM(173)].

**такоф*** pron 'упатува на нешто, односно на некого' ~ *Прạпáжде и дудéка му-зạгúне глáвạта, ма̇-зéл измиќáрчạто ...и га уднăсéл нạ-жéнạ-му. И ричéл: "Глáвạта, кạжáл, нá̇. Тé, тạквá, тạквá-ј рạбóтта"* [ВДој,Н(279)]; ~ *тогáс приáтелиту му са смéјаха и му вел'аха : "áјде бéгај от нáс! Не ти е срáм! Тóлку имáни што ти оставú татко ти, гу изјáди. От главáта ти тéглиш..." друг му вéлиши: "таквá глáва úмаш, таквá кáпа ти перл'áга"* [V,PM,7]; ~ *е, тăкóф-еј мóо сúн, зă-чувéк кущýл'та уд-гăрбо сја̇-дáве* [ПК,2(172)]; и **таквúа*** ~ *му вéли на фатéнјот човéк: Стáни си, и крéни си носúлото и óди си уф-куќата. Да óн ка стаná, си утúди на кýќата му. Ка видé свéтут, си чудúле, и слáвиа на Бóга, шо му давáл таквúа пувéла на л'ýдито* [MV,K(266)]; сп. инсерти од народниот живот: – кога има гости (на празник) разговорот обично го почнува домаќинот: *"Е, вија дни таквија са! Зашто и дадел Госпуд, анџак да си одме едни уф друзи, да са видме и да са чујме"* [ТГев(90)]; – кога домаќинката ќе почне да ткае не треба некои да ја прашуваат, макар на шега: *"Как, как, са кине, са кубе?", ткајачката обично му одговара: "Изиќут да си прајадиш, таков лаф да не прагувориш!"* [ТГев(364)].

**такса** pf 'вети, обеќа' ~ *на царју млогу лошо му падна, зашто он, ако са исмали, га такса от лафот да си не вӑрни, ами тјанака зашто стрекса да гу земи* [V,PM,90]; ~ *кату чу цӑрјут тaкá, бéз да са пúта на нúкој, кéрката му га тáкса на Панóл'а да гá дадé и га вéли на Кúра Мáргу: "га дáвам, Кúра Мáргу, ýтри да чúними ú свáдба!"* [V,PM,140]; ~ *тогáс чифýтино тáксá на нéја три мил'аýни грóша, нáс да нá закóли и на тéбе да ти кáжи, чá умрјáхми, чá сáкаши чифýтинот да ни јáди сăрцата и на трúте брáќа* [V,PM,130)]; – во минатото за секоја болест народот имал свои лекарства: со лековити треви, мевлеми, со миење крст, со молитва, со света водица, со ноќевање в црква, со веќавање на различни работи на некој од светците, со баење и сл. Ретко кога се барало помош од лекар, наместо тоа болниот го носеле в црква попот да го *миросе* и ќе таксат на св. Спас (така се вика црквата во Гевгелија), на Богородица или на било кој светец, некоја овца, неколку *чиреци* (вид мерка) *шарлаган* и ќе наредат околу болниот икони, еванѓелие, црквена облека и др., со надеж дека блеста ќе исчезне. Лекарот не го барале веројатно дека неговата услуга била скапа и како утеха зборувале: *"Не је он Госпуд, па да може душа да поврате"* [ТГев(227)].

**таксилдáрин** m 'тој што на господарот му ги прибира парите што му ги должат и воопшто ги средува сметките' ~ *кинúсаха и тройцата да тéрат кăсмéт. Нај-гол'áмојут на една село си фáти гувидáр, да пасé сéлските гувéди... најмáлкојут отúде на едúн гол'áм базирѓáнин, са главú таксилдáрин, да му берé верисјáнта* [V,PM(20)]; ~ *"јаз, брáтку, катý тéбе бéх таксилдáрин, и ме најдóха еднú хајдýци, ми соблéкоха и ми земáха сúчко"* [V,PM(21)].

**таксим** m 'преглед, договор' ~ *кату чу така дјатету, неколку време таму-нака са вратјаши дури да најди време, и се гледаши колај да најди за таја работа; викнал един мајстор, таксим чини, как да чини един лагăм от бабината кăщта дури на куумџиовата кăщта* [V,PM(68)].

**таксирáт** m 1. 'несреќа, мака, тешкотија' ~ *бис-тáтко сум-ги-глидáла* (чувала, растела), *шо тăксирáт сум прăтăрпéла áска и- адúн гóспо сáмо знáа* [ПК,2(116)]; 2. 'стварите што човек (патник) ги има со себе, и што треба да ги покаже пред полиција' ~ *Тука има мос и за пуминувајнто преко не плајќат сăл пишаците. Мостут икиматут му гу дава на прикупувача и тија зеват шо вăрва за селцкà товарена кола 3 гроша и толку ут кирациjцки брăчки, чирек празни, чирек пăлни. Тука седа чауш или мулјазим су неколко заптиј, уд него се пувелјат селта. Пăтниците тука сака* (треба) *да си го кажат таксирјатот* [МЕ,Р(72)]; 3. изр.: **таксират тегли** (= доживува непријатности, се измачува) ~ *и, как фатиха мулитата да ритат, си разбегаха по горатa, си рачекнаха ониа вреки. Пепелјарјувут син фати да ахка, да тјухка. Един човек отиде на царјут, му вели: "еј царју, зет-и таксират имал да тегли"* [V,PM(49)].

**таксит** m 'одредена позајмица со рок за враќање; во случајот: активност да ги прибира долговите' ~ *кату чý тaкá, господáрот млóгу си зарадувá, ча úма такóв јунáк таксилдáрин, извадú за трú годúна му*

*дадé хáкот шéс хил'áди алтӑни, и му са примóли да гу пýсни пáк на дрýго таксúт да му берé верисéнта* [V,PM(23)]; ~ *отúдоха на дрýго мéсто, га продáдоха стóката сóс млóгу кáр. Тогáс вéки са чинú товáрот: сиромáхот направú тáмо една́ гимúа сѐ от злáто. Дур да чинú тúа рабóти, проминáха пет годúни, от кáк кинúса на таксúт* [V,PM,14]; ~ *излезú сиромáхот от злáтената гимúа и отúде прáве на господáровата кӑшта, чинú здрáво-жúво сос господáрот и му показá тефтéрите што рáбота направúл на таксúтот* [V,PM,15].

**таксува** impf – в. **такса** ~ *и тјанака си разбудила, са џаскаши многу за да си откини от негу, ама никак не можа да чини, л'у фатила да му са моли на царскиј син, да му таксува многу работи* [V,PM,52]; – спроти празникот *Св. Бугуројца* жените одат в црква и носат *пиндаре* (= сад со варена пченица и пет литургии). Тоа го прават за здравје на целото семејство, а ако сепак некој член се разболи тогаш *таксуват* дека спроти споменатиот празник ќе однесат в црква *пиндаре* [ТГев(29)]; – кога се спремаат стварите што младата невеста ќе ги понесе во новиот дом, таткото на девојката ги отвора сандуците во кои ќе се стават алиштата и ќе фрли внатре малку пари, малку овошје и *бубаќерно семе* и при тоа ќе рече: *"Што ти правиме, што ти купуваме, колко мужеме, алал ти чинувме, ти прустујме* (ти подаруваме), *и сус здраве и касмет да си ја носиш и скапиш"* (искинеш). Кога таткото тоа го зборува се мисли дека тој веќе ќерката *ја таксуве и удел'уве уд дома* [ТГев(167)]; – ако болниот многу се мачи пред смртта тогаш го *таксуват,* се простуваат со него и го *теслимат* на Бога и на анѓелите. Тоа се прави на следниот начин: ќе го повикаат попот да му прочита *прустена мулитва* и да го пречести. Тогаш домаќинот ги изговара овие зборови: "*Што са вија Ристосуви мӑки, што са вија тигоби!? Чиј са вија толко греуве; зарди кого толко са мӑче? Вaја душа не је толко гришувана, вaја душа неје за такви мӑки! Господи Бужe и свита Бугуројцо... Свити Јуване, златно име, и ти свити Глигоре... и ти свити Ѓорѓе сус златин мӑздрак* (копје), *ако са вија мӑки зарди некуј негуф грех, сите ви се мол'ме да гу простите и да гу куртулисате, и ако е ваш, ако е на вас пралигато, си гу зимајте... ако е пак наш доста беја вија мӑки, му дадејте век и кувет* (сила) *куту камин да си биде здрав, куту вода да биде чист, куту свеќа да си биде прав... Ако са мӑче зарди чужди греуве, нека са прасече конџут, нека прастанат вија бол'ки. Салде да гу куртулисте, да гу избавте уд вија Ристосуви мӑки!"* [ТГев(284)].

**таксӑн** adj 'нешто ветено' – сп.: девојката што стасала за мажење прави магија за да дознае кој ќе ѝ биде избраник, за таа цел таа оградува парче земја од бавчата со зборовите: "*Тоа што ми је таксан, дека да је и как да је, вaја вечар на сон да ми дојде, сус него да жнијам и да гу пузнајум!"* [ТГев(43)]; ~ *шамијка бела, вапцана* (фарбана)*] Ленка на Јосиф таксана* (ветена)*] ох, ох, јаврум аман, ох] они уд гудина ки се земат* [ТГев(142)].

**такӑм** m 1. 'работи што образуваат комплет, пр. облека' ~ "*нúа úмами зáкон: мӑш човек не клáвами нéтри аф товá конáк. Ама тúнака, заш-тó си харин јунáк, ке ти зéмам*

*нéтри"*. *Тој постојá ва̌нка портата малку врéме; бáбата отúде нетри, земá жéнски дрéхи едúн така̌м* [V,PM,9]– во контекстот среќаваме беспредлошки додаток за место: **постојá ва̌нка портата малку врéме** (наместо: 'ва̌нка од портата') – односнава специфичност се третира за позајмица од балканската јазична алијанса; во македонскиот јазик се сфаќаше како особеност само на западното наречје, но ете ја откривме и во јужниот, егејски дел; ~ *и пак, што има на земјата да̌рва, ка̌тки цвете и друго нешто, да га извади на едно кадро и да го избери аф орјахо нетри! И ошти да ми чини един таким дрехи, кату без ра̌ка фатени* [V,PM(88)]; ~ *тогáс тóј извадú от дисáкот му едúн така̌м по-ветки дрéхи, му-дадé на гóлојут и му вéли: "нá ти тúа дрéхи, óблечи си и éла тúнака сос мéни, да úдими дур на хајдýцјиту!"* [V,PM,21]; 2. (кај Саќов): 'работите со кои невестата го дарува свекорот на свадбата' [СКук(377)]; ~ *каквú та̌ка̌ме и-нусúме на̌-нáшта снáа, áма шо фáјда кá нé са̌-пугудú чувéк* [ПК,2(116)]; 3.'прибор за правење кафе (пр. кога човек е на пат)' – кога *јасакчијата* (најмен заштитник за обезбедување на карванот што во минатото се движел до Солун и назад) го придружувал карванот тој требало да биде добро облечен и добро вооружен, на коњот имал седло, кожни *дисаги* во кои носел леб и *така̌м* (прибор за кафе, ова последново тој со гордост го користел) [ТГев(415)].

**таласа̌м** m'според народното предание (но и суеверие) тоа е чудовиште со голема глава, целото обраснато со остри влакна, има многу големи очи, сепак телото му се замислува како кај човекот. За *таласа̌мут* се верува дека постанал од дивиот човек; кога ќе наиде човек на него толку се исплашува што му се одзема и гласот и силата, па со разрогачени очи и отворена уста се претвора во камен или дрво – провидение'; ~ *Он не можá да отговóри, ђјун'á ѓузéли гу фáти, гу изјáди. Дрýгиот сúн – така, и трúте сúнови ги изјáди. Тогáс и óн изл'азé учарнéнт от вýнгли кату арáпин, га вéли на ђјун'á-ѓузелú: "úмаши едúн таласúм на пóртата"* [V,MP,123]; ~ *да ка дујдé читúри саáта на нóќа, утúди ка̌д нúх Исус газáки у-вóдата. Ка гу видéа ученúците шо бéши газáл уф мóрито, са трумаксáле, и вил'áле гиá таласа̌м бúле. Исус éмен и викнá на нúх, ем вéли: Елáјтисте на ýмот, јá-сам* [MV,K(267)]; ~ *тогас пак жрјапчето му вели: земи това л'ап та иди тамо да фа̌рлиш по ма̌ра, ча има тамо един таласим, што чјува нетри от портата* [V,PM,122] – во контекстот има пример за проширената употреба на предлогот **от** наместо 'зад': *чјува нетри от портата.* Народот верува дека освен Господ, кој секогаш на луѓето им прави добри работи, постојат и *некуји работи* (суштества) кои секогаш му мислат лошото на човекот, тоа се: *самувили, јуди, змех, таласа̌м, муравини, вампири, сенка, ѓавол, ламја, аждер, караконџул, виор* и др. [ТГев(309)]; во истиот текст, малку подолу, кога се објаснува зборот **самовила,** 'таласа̌м' се јавува со значење 'судбинска ѕвезда': "по народното верување, *самовилите* се убави, недофатливи девојки, вечно млади и весели; нив не може секој да ги види, само тој што има *јак таласа̌м* (јака ѕвезда), т.е. тој што нема да се исплаши кога ќе ги

виде, само тој може да ги гледа" [ТГев(309)].

**талига** f 'вид кола' – откако девојката (идната невеста) ќе се опрости со сите, нејзините *пубратиме* ќе ги изнесат надвор *куфчејсте* и ќе ги товарат на коњи или на кола – *талига* [ТГев(180)]; – во тоа време (пред Балканските војни – 1913) во Гевгелиско ретко се среќавало коњ, него го заменувало магарето, дури подоцна почнале да го користат коњот за влечење на *талига* [ТГев (371)]; називот *талига* го немаме сретнато на друго место.

**талим** m 'воена обука' ~ *нај-малката беши нај-хубава и на-лична, и млогу била акăлијка: што работа фаш-таши, на мигдан га искаруваши. И един царјув син беши млогу тали-мџиа: талим имаши на кавгата и на играчката* [V,PM,70].

**талимџиа** m 'воен инструктор' ~ *нај-малката беши нај-хубава и на-лична, и млогу била акăлијка: што работа фашташи, на мигдан га ис-каруваши. И един царјув син беши млогу талимџиа* [V,PM,70].

**та́лпа*** f 'дебеле даска' ~ *нíа вăршăхме ус-дикáна. Она-ј двé тáлпи дибéли, уд-дóлу ус-кáнџи џилéзни, мýѓи тíи кáнџите íма кóвăно крéмине, кáмине, дă-дрóбăт клáсо, жíтто* [ПК,2(39)] – во контекстот еднин-ската форма **класо** се јавува со зна-чење на збирна множина, наместо 'класје'.

**та́м** adv 1. 'на тоа место, таму' ~ *а-пạ тó: сè тáм, дéка гувóрạт слýше и нạ-жéна-му нạ-гáздạта кạжáл: "Дạ-нé сạ-излăјш дạ-дáдиш ут-кạмíла пạ-стăрмá, óти думáн нé-ј рạбóтта"* [ВДој,Н(280)]; ~ *а-питáл бáбта: "Ќи-тă-пíтăм, бáбу, шо лăска прику вá-тýмбăта у-плăнíнта?" – "Сíнку, рéкла бáбăта, тáм жíви лáмјăта шọ-тувăднéкни ă-рăнí тí". Нă-ýтруту нă-óндинту óде тáм* [Вод,Крон(312)]; ~ *сè си-искạжáл óн: "Пишíн, рéкạл, гạ-убрáме ма: зáта. Е шó кулáј нạјдéте: кạ-трá-нин кạзáн турíте, тáм дạ-прạ-пáдне уф-кạзáно"* [Дој,Н(280)]; ~ *Имше и дрýзи сéла, тýрцки бíạ. Имше ăднó сă-вíкше Кăрá-мутлíја, Сăрдумлíа, Ѓăнí-маалé. Тáм ăднó íмше Рáмна. Сè тíạ укул нáс. Му-рáрци пá христијáнско сéло бíше и Алéксуво* [ВКук(288)]; 2. изр.: **та́м мó-ј зăвăрзăн пăпăко** (= многу често оди таму) [ПДој(137)]; пог.: **гăрнча́ро уд-де́к са́ке, ут-та́м гă-кла́ве рăчката** (= тој што има можности работите ги реди според своите желби) [ПК,2(158)].

**тạма́м** adv 'токму, точно' 1. просторно ~ *Бабата сусе кози и јарци бише таман на среди на пăтут. Ка а фати пуледиџта и она и јарци са шчикурисаа и који дек си бише там си устана* [ТГев,13]; ~ *тăмáм нăблíжуве, питýве пá нéкуј: "Тá-ј ли цáрскăта пăлáта?" "Тá-ј". И сă-рăзвíкуве: "О-о дóктор, о-о дóк-тор", вíке. Пá óде, нéкуј адăм фăрл'ýве, пá вíке* [ПДој(148)]; ~ *и тамáн агá б'éше на-вратáта на-пештерéта, и нат-нéк от-гóре дóјде дрýгие óблак и пугăрм'а сас-óган, са-фăрли грóм та пáдна, та одáри змíјета* [ВДр,ГБ(328)]; 2. временски ~ *дјатето му даде на мајсторот колку пари искал, тој фати, мајсторот, да работи тамам три месици време* [V,PM,68]; ~ *тиа богати фатиха да вел'ат от прет царјут, ча добиха един чиф-лик така без мăка. Тамам дојде саатут, станаха онна богати, си отидоха, царјут остана тамука* [V,PM,59]; ~ *тạмáм си-уддéле дóма, кутí млáди си л'ăгнáле, зéла тá: дạ-с-сублéче.Он и рạчéл: "Тí íмиш нишáн, уддéка тé-ј то:*

*нишáн"* [ВДој(278)]; 3. 'како што треба' ~ *Кугá дујдéл ду-лисúцта, глéде ý.мрăна лисúца нă-пăто. Сă-свăлúл ут-кóлта, ă-ритнáл?* (пишува: 'рипнáл') *лисúцта, тá· нé мăрд-нýва. Сă-зăрăдувáл и си-ричéл: "Хá, тăмáм мóјта жéна нéма ќýрк"* [ВКук,П(285)].

**та́мбура** f 1.'музички жичен инструмент'; 2. изр.: **курéмо тáмбура ми-игрáа** (= чувствувам силна глад) [ПК,2(170)].

**та́мичка** adv (со чувствен однос) 'онаму, таму', исто: **тáм-тăкúчка** ~ *сéдни тáм-тăкúчка* [ПДој(131)].

**та́мка** adv – в. **там** ~ *тăкá сă вúке дéк úма нéко· кáл, нéко· дýпка, дéка гнијáло тáмка сăто, знáчи дéк прăпáжде* [ПДој(128)]; ~ *Дăрво удгу-вóруве ли, дăрво, нé удгувóруве. Ус-бăлтúта, а-брé, а-брé, гу-нăсéчуве, то· дăрвуто пăждúне, пáри пăлăн уф-нéтре. Сја· сáм нé му-умée шó дă-нăпрáве нă-пáрте и фăтýве, то· дăрвуто гу-турúл пáк тáмка, нă-мéстто* [ПКук,Ник(161)]; ~ *о-пуштúл, то· кáмăно уд-дáл нă-дáл, уд-дáл нă-дáл. Тúă шо бúле уддóл, прăмăтăрто, уддувáле нă-пăзáр, óни ричéле ди-ј-трăси уд-гóре и избăгáле. Устăвúле сúчко тáмка* [ПДој,Ник(162)]; ~ *кá усăмне, óн сă-слéве пулéчка ут-типóлта. Тýкă минувáли сăбáјлинта л'ýге и ги зăмóле дă-гу-нóсăт нă-нéко· вóда тáмка, шо кăжáл ѓáвулчуто. И они гу-уднéсăт тáмка, то· си-измú· óчите и пуглéдне, óчите му-нúкнăт пáк* [ПДој,Ник(166)]; – во контекстот се среќаваат форми од перфективен презент: **то· си-измú· óчите и пуглéдне, óчите му-нúкнăт пáк**. Односнава појава што ја констатиравме во југоисточните говори не е позната во западното наречје, а исто така отсуствува и во нормираниот јазик.

**та́мо** adv – в. **там** ~ *и Кулуф стрéкса, и чиниха пазарлăк; и такá гу земá, гу закарá аф бáн'ата, от тáмо гу закарá аф кăштата, му дадóха харни дрехи* [V,PM,11]; ~ *нóќа бидéќи на тáа дéн уф нaдéлата да и пóртите биле затфорéни, тáмо што биле Учéниците* [MV,K,251] – во контекстот се среќава архаична употреба на зборoформата: *бидéќи* (како замена на активниот партицип на презентот) со извесна зачувана прилошка глаголност *(нóќа бидéќи на тáа дéн)* наспрема употребата во современиот јазик како сврзник; ~ *најдé гимúа, си пазари сос гимиџúата да гу извáди на една адá, ча тáмо úмаши от еднó сéло от нéколко дýши да земýва парú* [V,PM,23]; и: **таму**: ~ *но има близу при нашут сăнăр гора триндафилова, којато га повели ламина керка Џăрнодреха, што е многу страшна, та ми е страх, синку, да ти пусна, да ти не погăни таму* [V,PM,51] – во контекстот имаме специфичност во редоследот: глаголот и крат. зам. форма се одделени со негацијата: **да ти не погăни таму**; ~ *цáрут вúке: "Кáк? Мóјта мóма вóнка нé излéзе и тувá да–стáне!" И вúкăт двá џинл'áта, кăчýва-га уф-пăј-тóнут, дă-га-уткáрат тáму, дéк нé пéăт пéтли; úмто дă-нé-ј чýăт. И зúмат-га тúја, уткáрвăт ду-аднó мéсто* [ВКук(280)]; – изр. **дéк нé пéăт пéтли** значи: 'место каде што не живеат луѓе'.

**та́мока** adv – в. **там** ~ *Кáк ја вид'áла дрýгата сéсра и мaштéа и са-зачу-дúли. Мáјката р'éкла: "Е, марú ќéрко, ја ќе-ти-напрáја oт-чúсто брáшно питúнки и тéбе ќе-та-пýсна да-дукáраш aлтăни". И-дáла мáче, кýче, петлé и си-утú тáмока*

[ВСер,Кал(336)]; ~ *и таќа́ гу извади́ не́го от хапу́зот, гу пу́сна. Та́мо Кулу́ф не́колко вре́ме ходи́л, про́сиши по сука́ките. О-та́мука па́к кини́са, оти́де на друг гра́д, и таму Госпот му дадé еди́н кӑсмéт* [V,PM,9]; ~ *ста́ни да зди́гниш она́ја пло́ча, што е покра́ј тéби́ка! Та́мука аф нéа уздо́лу има алтӑни зари́ини: да ги зéмиш да си ви́диш сиромаштíата* [V,PM,30]; ~ *И они гу-уднéсӑт та́мка, то· си-изми́· о́чите и пуг-лéдне, о́чите му-ни́кнӑт па́к. И по́сле, зӑма́л во́да ут-та́· чéшмӑта и о́де нӑ-ца́рувута ќéрка. Пи́те та́мока, ричéл: "Оште бо́лна-ј?" И-зéмӑт, гӑ-изми́·т ут-та́· во́да, о́на уздăрвéве* [ПДој,Ник(166)]; и: **тамука** (в. **тамунака**) ~ *му вели на кучицата: "ади кучица, да идими пак на бан'ата и, как ки идими при халвацината да фатиш дингилите да ги делаш, да си разбие кучиата тамука"* [VPM,56].

**тамошниј** adj 'за нешто што се врзува со **таму**' ~ *тамошниј ца́р са случи да у́мри, и остана́ло санот му на ца́рчината. И на онија дни и́маши кавга́* (војна) *сос дру́г ца́р. беши собрал ојска* [V,PM,9]; ~ *кӑс-метлиа беши големојут, понеже неговата работа га благослови Господ, отиваши напрет, и си чинил нај-богат от сички тамошни* [V,PM,82].

**тамунака** adv 'онаму' ~ *седнал там аф пазариштету на един крај, промина един цар от тамунака и му вели: "што седиш тука господине"?* [VPM,58]; ~ *тојнака, кату чу така, са утру и му вéли на царјут: "аман царју, ја́зе да и́да на кӑштата ми, ми е страх, ... л'у да ида тамунака, ки ми утепат хајдутите; туку по-харно да седам тука на твој двор, хизмет да чинам на некој твој човек"* [VPM,32]; ~ *кога ки идиш тамунака, да здигниш на кон'у четрите ноги, да му туриш свингер на петали месту, ча инак ки тропка кон'ут, ке да си разбуди протудрак* [V,PM,74]; ~ *човекот киниса от тамунака, отиде за дванајси дни на господаро му и му вели: "господар мој, царјут ти пушта кланети* (поздрави) *и ми речи да ти кажа, как не си кадăр тинака"* [VPM,36] – во контекстот среќаваме употреба на номинативна наместо очекуваната вокативна форма: *му вели: "господар мој..."*.

**та́·н** m 'производ, пифтијаста материја што се добива од сусам што се пече и меле во воденица; на раз-лични начини се употребува како храна'; од *та́·нот* се прави и алва: *та́·н алваси* – освен што служи за исхрана *та́·н алваси* се користи за лекување (пр. се обложува бол-но грло) ~ *ца́рут ви́ке: "Ка́к? Мо́јта мо́ма во́нка нé излéзе и твуа́ да–ста́не!" И ви́кӑт два́ цинл'а́та, кӑчу́ва-га уф-пӑјто́нут, дӑ-га-уткăрат та́му, дéк нé пéӑт пéтли; и́мто дӑ-нé-ј чу́ӑт. И зи́-мат-га ти́ја, уткăрвӑт ду-адно́ мéсто ... таанут гу викат и тараун* [ТГев(359)]; – изр. **дéк нé пéӑт пéтли** значи: 'место каде што не живеат луѓе' [ТГев(231)].

**т'ана** pron 'лич. зам. за 3 л. ж. род' – в. **т'а** ~ *тогас и т'ана вјахна на неговата кон'а, и га варза тојнака харну по негу на вр'х кон'а сос три харни ремин'а* [V,PM(77)] – во контекстот има уште еден пример за несоодветна употреба на предлозите: **по** наместо 'за': **га варза харну по негу**.

**Танка** – женско лично име запишано во Гевгелиско [ТГев(114)].

**та́ниц*** m 1.'друштвена игра во која присутните фатени за рака, еден до друг играат – оро' ~ *дод-Ли́ка ка́ би́ше мла́да, сѐ о́на гу-во́јше та́нцо;* 2. 'челна позиција во орото' ~ *сѐ о́н са́ке де́-ј нӑ-та́ницо*; 3. fig.'прв, главен' ~ *нa-сва́дба, нa-ви́за, нa-кӑрите́нка о́на-ј се́где нӑ-та́нцо* [ПК,2(111)].

**Тано** (или: **Танче)** – машко лично име запишано во Гевгелиско [ТГев(136)].

**тантела** f 'украсен дел што се пришива на женска облека, чипка' – во женската облека доаѓа и: *пол'ка сус буфки* (туфки) *и тантели* [ТГев(114)]; ~ *ја́с, о́ти тӑнте́ли пле́тӑх, ич не́ мӑ виру́вaa л'у́јто от не́ зна́м да че́тум* [И,Гг(120)].

**танчар** m 1.'младич што игра напред на орото' – на вториот ден од *Бужиќ* попладне се оди *на сред-село, на саир, на оро;* има *мӑшко* и *женско*. Во *мӑшкуто оро* момците скокаат, клекнуваат, удараат на колената и изводат различни движења; *танчарот* држи в рака марамче и со него замавнува; девојките кога *"ме гледат как играјум, чак и зӑби ме разјадуват, и тоги ми се чинуве оти летум"* [ТГев(88)]; 2. 'тој што започнува да го копа првиот ред' – кога копаат или *пращат* (површинско копање), секој го тера редот што го започнал. Обично машките започнуваат, бидејќи срамота е жена да **(за)фашќе**. Тој што го почнува копањето се вика **танчар**, а тој што копа последен **пашкар** [ТГев(333)]; воопшто: 'кога некој предничи во некоја активност' ~ *то: нӑпре́т шо жни́е, мӑка́р а́к ко́пе нӑпре́т и о́ро а́к игра́а* [ПДој(122)].

**танчарка** f 'девојка што го води орото' (в. **танчар)** – уште кога се в црква, на празникот *Св. Тодур*, девојчињата формираат групи (од 4 девојчиња) и се договараат за празникот *Св. Лазар* која ќе биде *танчарка*, а која последна; при тоа се колнат дека ќе се држат до договореното – **танчарката** ќе земе парче леб со него ќе ги дотакне очите (и едното и другото) и ќе рече: *"На! Леб бакнувум и воја леб очи да ми фате, ќорува да одум ако правум инле и ако са уддел'ум уд вас";* на сличен начин ќе се заколнат и другите три девојчиња, и парчето леб ќе го фрлат на кровот од црквата со зборовите: *"Који ки праве инле куту воја леб да са исуше!"* [ТГев(44)]; ~ *то́а но́го ќуте́к јаде́. Ја са́а сна́а му рӑбо́те, о́н де́тто гу-дӑрже до́ма. Же́нтӑ-му би́ше ут Кӑнту́рӑвте ут Се́аво. Аднa тӑнча́рка би́ше* [И,Гг(120)].

**та́п** interj 1. 'упатува дека нешто се случува' ~ *до́бро-aма то́:, ка дуј-де́л ду-не́гaвaта кӑшта, ме́сто па́ри дa са́ке, уддéл и нa-кaми́лта та́п угла́мнико, гу-се́че, гу-сва́ле тува́ро* [ВДој,Н(279)]; ~ *Лиси́цта му-ве́ле: "Ја́с мо́жӑм дӑ-су́дӑм, а́ма дӑ-сӑ-удвйе ут-ти́лут" И зми́јӑта сӑ-удви́. "А бре́ – ве́ле – се́га у́дри су-га́гӑта!". Та́ап то: су-га́гӑта, уфча́рчито, ӑ-истӑлчи, ӑ-уте́па зми́јӑта* [ВКај,Бош(325)]; 2. 'го подржува звукот што се создава кога нешто ќе падне' ~ *"Ка́к кула́ј дa-на́јме?" "Кула́ј – ричéл – ки-ту́рте еди́н кaза́н кaтра́н нa-вра́тта. То́: кaтра́но не́ пу́ште кула́ј д-изле́зе чуве́ко". Измика́рчaто уста́нaве, а га́здaта нaпре́ди и та́п у-кa-тра́но прaпа́жде* [ВДој,Н(278)]; ~ *и му утфуру́ва уд-вра́ткӑта. Туга́, ста́ро вре́ме, тӑка́ има́ја – кла́па нӑ-вра́тта. И та́п вра́тта, си-о́де до́ма. Си-пӑрвно вичира́ле унӑтре, диме́к си-прӑви́ле ќе́јф це́ла ве́чер. Нӑра́нто: "А бе ѓӑу́р, му-ве́ле, а бе кӑу́рче, зе́вај две́ ли́ри и о́ј-си!"* [ДК,Ран(134)] – во контекстот има

случај кога кратката зам. форма е во препозиција во однос на глаголот, а освен тоа се разделени со прилогот *пăрвно:* **Си-пăрвно вичирáле унăтре.**

**тапалăк*** m 'вид капа што во минатото ги носеле жените на тилот' – девојките денес (во почетокот на 20.век кога Тановиќ го собирал материјалот) не носат *тапалăци* и *фесуве,* но пред триесетина години носеле насекаде *сребрни тапалăци* и црвени фесови. *Фес* и *тапалăк* денеска уште се носат горе, по планинските села, но и таму ретко (пишува Таневиќ) [ТГев(267)].

**тапанар*** m 'тој што удира на тапан' – кога има селска слава селаните се собираат среде село *на оро* каде што ќе свират *гајдаџии* и *тапанаре* – по правило во овие говори големата носовка се рефлектирала во **ă**, во случајот резултатот **а** (*тапанаре*) може да се објасни поради неинтензивниот изговор на неакцентираните вокали кога гласовите **а** и **ă** се реализираат многу близу.

**тапи́ја** f 'документ за сопственост на куќа, на земјиште' ~ *óдум и áска, óт дă-нé óдум, пăт-ej, нé-тé-j устăпи́ја* [ПК,2(181)].

**тапс'á** f 1. 'плиток бакарен сад во кој се пече леб и сл.' ~ *за-инá тапс'á баклавá трú прăстá инá укá ш'ќéр, иднá укá мéт, укá и пулувúна брáш'ну и стó дрáма ниш'иш'тé, пулувúн укá ш'имúгдал* [ВБог,Су(342)]; ~ *да-с'éтн'а за-в'éнат крăнго и михáлката да-зафáти да-тóч'и и бáбата и лéлата за-да-прустúрат инó лúсту на тапс'áта и удгóр'а фăрл'ами на-врăх лúстуту ич'илúк* [ВБог,Су(342)]; ~ *му туриха три оки пикмез, три оки мет, три оки катран на една тапсја, и тојнака зема и две тапсја друга, и тури на вогино перото от челите, и дојдоха млогу чели* [V,PM,96]; и: **тапси́ја** ~ *ќирéче на-жéната-му: "Jáс ќе-хóдам на-ýáрот смóкви бáкишш да мудáвам; тú кладú на-еднá тапсúја смóкви да хóдам на-ýáрот"* [ВСол,К (294)] – во текстот има уште еден пример за проширената употреба на предлогот **на** (во овој случај) наместо 'кај, при': **да хóдам на-џáрот;** 2. 'она што е во садот (во **тапсијата**)' ~ *с'éтн'а з'éват нóж'у, ја-крастóсуват тапс'áта...* ~ *ја-дус'ăкуха тапс'áта, гу-завúрат мáслуто, с'éтн'а ја-пул'áват ш'úч'ката тапс'á* [ВБог,Су(342)].

**тапти*** impf 'притиска, гмечи' ~ *и приз оний пăт млогу аскер вăрвјаши, и млогу от ониа мрави са убиеха: едни сос кони ги мачкаха, и други така ги таптјаха, ги утепуваа* [V,PM,96].

**Тáпув***– прекар запишан во Еницевардарско ~ *се-нăуружáа нéкуј шéисет дýши и му-дăдéа пýшки дă-себрáнăт áко дóјде Вăндо, óти óни ут-сéлăто бéа кăту издáјници. Сесвăлúја дóле и утидúја гу-фăтúја Дúме Тáпувут* [ВЕв(299)].

**тараун** m 'нуз продукт што се добива заедно со *шарлаганот* по мелењето на сусам'. *Сусамот* се носи на воденица (специјална) во која се пече во фурна и кога ќе се олади се меле со воденични камења. Пред печењето *сусамот* се држи во *саламура* (солена вода). Кога ќе се сомеле се добива црна пихтијаста материја *(тараун)* што повторно се пече во специјален казан, а потоа се сипа во голема вреќа *(арар)* направена од козји влакна и под притисок се цеди *шарлаган*. *Тараунот* некои го викаат и *таан* [ТГев(359)]; Саќов во Кукушко запишал: **тăрхýн** [СКук(338)].

**тарапкана** f 'сокровиште на пари, царска благајна' ~ *владиката му вели на сиромаху: "дај, господине, да видими, какви са тиа карагроши!" Изважда сиромаху един карагрош, му дава, и тој да е било мишанлиа ошти от тарапканата, и гу позна владиката карагрошут* [V,PM(39)]; ~ *утиде на тáтко му, цáрја, му вéли: "тáте, јáзе сáкам да са шéтам мáлко по конáкут". И тáтко му дáде íзăн да шéта. Отíде, са шéта по тарапканíте и земá мнóгу пáри от тáму, и оставí на тарапканíте пóтпис* [V,PM,111].

**тарапканофска (мишан)** m 'белег од царската благајна' ~ *владиката му вели: "бре братку, кату ми беши страх, имах околу шестотина парчи от тиа карагроши не знајах, как да ги искриам; ми дојде на умот: га кладох на врăх таван'ут. Та от ониа карагроши имаши един сос тарапканофска мишан"* [V,PM,39].

**тáрби** pl. 'ограда на двор од штици' [ПДој(120)].

**тáрга** f 'носилка со која двајца души пренесуваат различни работи од едно на друго место' [СКук(337)]; – в. **тезгере**.

**тргóве*** impf 'купува' ~ *кá усамнá на нидéлūа, Марíа Маḡ... и Марíа Ис... ūаргуваáле мирослíво бáлсам да óдаū да ḡу мáжаū. И нóḡо рáно на ūаа нидéл'а уūíшле на ḡрóбоū, ка уḡријá слăнциūу* [MV,K(255)].

**тарос** m 'смелост' ~ *сиромахут кату кабаатлија са кунишi, немаши што да отговори, пак човекот царскиј му даде малку тарос да отговори без шубе* [V,PM(65)].

**Тарпец Дереси** top. 'дол со ниви и пасиште' (Мелникич, Серско) – Ј. Иванов укажува на можноста: **тарпец** од стсл. **трапъ** (меѓа, бразда) плус турц. **дереси** [ЈИ,Ми...(203)].

**тас** m 'метален сад (обично од бакар, но во текстот од злато)' ~ *Тогáс таласăмо си оплашú, побегнá и тóјнака флезé нéтри, видé на чéшмата да пúши еднó пúсмо такá: "кóј нé ки пúј от тáја вóда едúн тáс, мăж не си брóи"* [V,PM,122] – во контекстот среќаваме употреба на сврзникот **да** во интенсионално-декларативни реченици наместо нормативното 'дека': **видé на чéшмата да пúши**; ~ *И тојнака, кату зема от татку му парите, отиде аф едно поли, чини една чешма таму при пăтјут, чини и един тас от злату, гу тури на чешмата* [V,PM,67]; ~ *и тóјнака, кáк вúде тáкá, от онáја вóда и пúл двé тáсови и гу земá и тáсот и гу искрú на пáзвата му* [V,PM(123)] – во контекстот има еклатантен пример за мешање на предлозите 'на' и 'во' – конкретно со предлогот **на** се упатува на внатрешност: **гу искрú на пáзвата му**; ~ *л'у гу тури, чини пет-шес дни и гу открадоха. Пак тојнака, как виде така, чини друг тас от сребро, гу тури аф чешмата* [V,PM(67)] – веќе споменавме за мешањето на предлозите **на** и **во** во југоисточните говори, во случајот, во контекстот предлогот **аф** (во) упатува на површина, наместо **на**: **гу тури аф чешмата**.

**тас** pron – лична зам. за 3 л. ед., ж. род: 'таа' ~ *царјув син шубехлендиса и на мајка му отиде, каза: "мале, тас ми са читај да е мома; за јунак са гледа, ама на мома ми мириса"* [V,PM(71)]; ~ *тој как виде коџ'а дете сос неа да спии, рече на умот: "а! тас, как виде што јаз аргесах да дојда, и зела по-млат мăж"* [V,PM(163)].

**тасладисува*** impf 'се радува, се фали' ~ *синот му гу пушташи на*

*скол'уту, са учаши. И кату си научилу харну, тогава един ден му вели на татка му: "тати, сичките деца имат пари и тасладисуват, ама меника кога ки дадиш пари да тасладишам и јаз?"* [V,PM,33].

**та́сми** pl. 'врвки од страната на опинците'; со исто значење и: *нужи́чки* [ПК,2(111)].

**татала** f, bot. (Datura stramonium) 'вид трева, татула' – кога говедото ќе почне да *моча* крв, за да се излекува му се дава да пие *пратока;* тоа е растение кое по формата на стеблото и на плодот е исто што и *татула* (овде *татала*). Плодот и се состои од повеќе бодликави мешунки во кои има три шаренкасти семки; овие семки откако ќе се истолчат се варат во вода и потоа таа вода ја даваат на болното говедо да ја пие [ТГев(382)]; во Кукушко: **та́тула** ~ *тре́ва-ј, ра́сте висо́ко, и́ма широ́ки ли́ста, да́ве пло́т куту уре́х а́ма уз-бо́цки, цӑфте бе́ло куту и́нка. Гӑ-бе́рат за-ле́к прутив жӑлто́к* (жолтица) [ПК,2(111)].

**татарин** m 'човек од далекиот исток' ~ *тогас татарино му остави товарената хазна на сиромахо, та тојнака флезе сос кон'у аф реката да мини. Кату беши мошни силна водата, гу зема надол, гу одави сос кон'у барабар* (заедно) [V,PM(93)].

**та́те** vok., в. **татко** ~ *и де́тто, о́н гу изучи́л сӑто да гуво́ре, до́ктуро, му ве́ле нӑ-ца́ро: "Та́те да́ли зла́тнӑта мӑши́на те́-ј по́-ми́ла, и́ли ја́с ти́сум по́-ми́л?". "А бе́ си́нко, ти́ миси по́-ми́л"* [ПДој(149)].

**та́тки** adv 'онаму' ~ *о́ди нӑ-та́тки* [ПДој(131)]; ~ *бе́ги (нӑ)та́тки, ни́м сӑ-бу́ти* (немој да се туркаш) [ПК, 2(81)].

**та́тко** m 1.'родител од машки пол' ~ *за-гуле́мјут ниша́н дујде́а па́к то́г'иска о́сум ду́ши;... Но́саа пе́чӑво, ри́ба уф-та́ва. Дунсе́а ви́но, рики́а, сӑ-густи́а, сӑ-пуи́а. Си-риче́а "сфа́то". Све́курут и та́ткуто си-бӑкну́ват рӑка* [ВГев,М(269)]; ~ *и риче́: ко́лку измика́ри ут та́тку ми са најаду́ат ле́п, и ја́с уд гла́дус ки у́мрам. Ки ста́нам ки си о́дам на та́тко ми* [MV,K(281)]; ~ *ста-на́ све́курут, гу-кладе́ ни́јнут ниша́јн прӑт та́тко, стана́ та́тко – на́шут гу-кладе́ прӑт-све́курут. Дунсе́а дупл'а́н (мамуди́а) и два стамбола (алтӑне), папу́ци, чура́пе* [ВГев,М(269)]; ~ *Уф-питокут на-ве́чӑрта, спрути сӑбутта, со́јут сӑт ќи-сӑ-збе́ре. Ќи-ти-чи́нат тисли́м ру́ӑбта, ќи-фӑрле та́ткуто ичуме́н и бубаќе́рно се́ме уф-куфче́гут и па́ри. Ми-ј да́ве га́јре, ала́л ми-ј чи́не* [ВГев,М(269)]; ~ *не́куј-си гу-учи́л де́јту но́гу. Гу-учи́л де́јту но́гу, де́јту си-нӑучи́л ка-тре́ба, си-нӑучи́л но́гу. Ех, си-вӑрна́лу де́јту до́ма, а́ма гу-нӑјду́ва та́тку-му дӑнӑмӑна* [ВЕв,Кор(303)]; 2. изр.: **ста́р-еј нӑ-та́тку-ти во́ло** (така се брани возрасниот кога му е префрлено дека е стар) [ПК,2(195)]; пог.: **едно́ш ма́јка при та́тко и то́а прӑт-Вили́гдин** [ПК,2(187)] – во тие денови, пред воскреснувањето, возможно дека поради маките на Христос не било дозволено да имаат интимности [ПК,2(162)].

**та́тко-м-ити** adj, pl. – в. **та́ткуф** ~ *ма́јка му риче́ на не́гу: Си́н ми, зашо така́ ни чини́ на на́с? Ету та́тко ти и јас си пла́кахми, и ти па́лахми. Му ре́кал на ни́х: Шо ми па́лахти? Не́ зна́ити шо трибу́ва да би́дам на Та́тко-м-ити рабо́ти* [MV,K(308)].

**та́ткуф*** adj 1.'нешто што му припаѓа на таткото' ~ *(та́ткуто) уф-кӑшча́та дунце́л мла́да же́на. И о́на гутви́ла пла́нуве ка́к да ги мӑче*

*де́цата, о́ти сąка́ла дą се услубо́де уд-ни́х. Еди́н де́н Ти́на и Ива́н... гą-нąпуши́ле та́ткувąта кắшича и уддѐле уф-шу́мата* [ВДој(276)]; ~ *"До́бро, му-рăче́л, слу́ши, ја́ тăка́ нă-стра́на, дă-извѝнте, ја́ еди́н та́т-куф печа́т дă-т-у́друм нă-гắзо, на́-ти една́ шăка́ пăри́"* [ПДој (150)]; ~ *отиде на онаја удаја дека беши царјувата керка; една вечер га уткради, тебдил га чини сос други мăшки дрехи и праве га закара кату ќуле аф таткувата му кăшта* [V,РМ(35-36)]; ~ *тогáс децáта, кату чу́ха такá от тáтко им, и троı́цата спăлзнáха рắка и излéзоха от тáтковата му кắшта, кинı́саха и троı́цата да тéрат кăсмéт* [V,РМ(20)] – во контекстот среќаваме проширена употреба на крат. зам. форма за неправ предмет, едн. **му**, со значење на мн. (наместо 'им'): **и троı́цата излéзоха от тáтковата му кắшта**. Односнава посебност на зам. **му** од јужните се шири на север и достига до централните говори (прилепско-битолски); 2. изр.: **ôште тáткуф лéп јáдум** (така се изразува млад човек кој сѐуште не застанал на свои нозе) [ПК,2(187)].

**тąткувни́на** f ~ *то́о шо те́-ј уста́вино ут-та́тку-ти, ни́ва-ли, кắшта-ли, о́фца-ли, шо би́ло. Сѐ-ј тąткувни́на* [ПК,2(111)].

**татлија** f 'вид десерт полиен со густо засладена вода (шербет)' ~ *мури, ела, ела, Митро ле, ќерко, јуф мајка на госте!] мури, мајка ки ти праве, ле керко слатка ми вичера] мури, сарлија – татлија, ле керко и чиста пугача* [ТГев(197)]; – кога е **мăртвин** домаќинката станува наутро рано за да спреми *задуша* (тоа што се раздава за душа на умрениот): **сарлија** 'вид баклава', **татлија, рибник** 'вид пита со риба на средина' [ТГев(32)].

**Тауша́н Кула́к** top. 'ниви во околината на Черешово, Драмско', според модел од тур. јазик: именка + именка без придавско образување – tâşan (зајче) + kulak (уво); значи насловниот збор гласи: **зајче уво** наместо 'зајчево уво'; ваквиот модел се проширил во зборувањето на Македонците од Долновардарско поради големото присуство на турскиот елемент во овие краишта; на ваквите образувања ние укажуваме на соодветните места во материјалот (пошироко за ова в. во граматичкиот дел) [ЛИ,Ми...(203)].

**та́хта** f 'мал тесен простор што се обработува, леа' ~ *та́-ј зą-ра́сąт, би́ло зą-тит'у́н, би́ло зą-пипе́р* [ПК, 2(111)].

**Та́хта Јо́л** top. 'главен пат од Серес за Валовиште' – во превод: 'даска пат', т.е. 'пат рамен како даска'. Во топонимов имаме образување позајмено од тур. јазик: непосредно прибавување на именка како атрибут (сличен е случајот и со погорната единица: **Тауша́н Кула́к**). Колку било присутно турското влијание врз југоисточните македонски говори ни укажуваат примери од "Кулакиското евангелие" од околината на Солун во кој македонскиот (пошироко словенскиот) збор дополнително, за подобра комуникација се објаснува со соодветен турцизам: *mu dunsele na negu dar (bahşiş)* – str. 306; има и обратни примери: *ut va mandra (tărlo)* _ str. 311. Во историската граматика на Конески среќаваме: " Ј. Крчовски *гордост* го објаснува со турското *фодуллук*, К. Шапкарев *способ* со турското *мертебе*" (стр. 223).

**Тахта Кал** top. 'хотел во Солун каде што во минатото (пред Балканските војни) отседнувале македонски кирации' [ТГев(424)].

**Та́шка** (и: **Таши́а**) – ж. л. име, го запишавме и во Кукушко и во Дојранско ~ *Та́шка-ј но́го вăрти-ка́па* (така се кажува за некој што не се држи до договореното, што е превртливец), *и́ч не́ си-сто́о нала́фо, адно́ч тăка́ ве́ле, адно́ч* (друг пат) *тăка́* [ПК,2(156)].

**Та́ш Ќупри́ја** top. 'камен мост во близина на Драма' – се работи за комплетен турцизам, и лексички и по образување; именка се јавува како определба на друга именка, во превод: 'камен' + 'мост' [ЈИ,Ми...(203)].

**Ташлăко** top. 'ниви покрај р. Струма'; турцизам, во превод 'камењар' [ЈИ,Ми...(203)].

**Ташо** (< Атанас) – машко лично име запишано во Гевгелиско [ТГев(114)].

**та́ăн-а́лва** f ~ *тăрху́н ви́кат на а́лва шо гă-пра́ват по́виќе ус-суса́мо; уфнăтре мо́ш дạ-ту́рăт и кикири́ки. Ме́кта а́лва-ј тăрху́н, о́на не́-ј бе́ла. Нă-тăрху́но сја́а и́-ви́кат та́ăн а́лва* [ПК,2(117)].

**твој*** pron 'она што ти припаѓа тебе' ~ *кату чух твојто име, ча си хубава, дојдох тука аф градо, си научих, ча твој мăж да е јадлив и да не остава друг мăж да ти види* [V,PM(68)]; ~ *е́ту тво́јут Ца́р и́ди, вја́ни́к на́врăс мăскичка. Ма Учени́ците не и пузнаја́ле ви́и рабо́ти уд на́при, туќу́ кога́ сă прослави́ Исус, то́га са уми́ле шо би́ле ви́и писа́ни за́рди не́гу* [M,VK(288)]; ~ *сос таквиј и други лакардии богатскиј син и кумџиовата жена си зал'убиха двата и, кату чиниха добар збор, за да си земат двата, тојнака рече на неа: "дај ми моја л'уба твоите ушници"* [V,PM,68]; ~ *Чове́ците спи́јаха. То́јнака фати́ куби́лите ги размени́, ги вăрза́ и́нак, и на чове́ците му размени́ калпа́ците: тво́јут калпа́к тури́ на мо́ја гла́ва, мо́јут калпа́к тури́ на дру́га гла́ва* [V,PM,123].

**те́**[1] interj 'ете' ~ *Прạпа́жде и дуде́ка музạги́не гла́вạта, ма-зе́л измиќа́рчạто ... и га удна́сел нạ-же́нạ-му. И риче́л: "Гла́вạта – кạжа́л – на́. Те́, тạква́, тạква́-ј рạбо́тта"* [ВДој,Н(279)].

**те**[2] pron 1. 'кратка форма за прав предмет од зам. **ти**'; 2. 'кратка форма во функција на индиректен предмет од зам. за 2. л. (наместо **ти** – со асимилација и редукција: **ти е > те е > те ј**) ~ *Дне́с се-рăзгува́рăт, у́тре се-рăзгува́рăт и флизăт уф-адна́ грăди́на, де́ка не́ма но́го наро́т и се́днăт нă-адна́ ма́са. Гу-пи́те мо́мта нă-де́тто: "Ут-кăде те-ј то́о буга́сво"* [ВКук(281)].

**те́**[3] pron 'лич. зам. за 3. л. мн., наместо **тие**' ~ *гу најдо́а џифаирџи́ата на пăтју уте́пан, гу позна́ли, гу зари́ли, по́сле ти́доа на кона́ќут, дадели хабе́р на паша́та. Пу́сна пашата л'у́ди да те́рат кој гу утепа́. Кога́ си научи жена́та му и деца́та му, ти́даа и те́ на паша́та* [V,PM,27].

**тебдил** adj 'маскиран, преоблечен' ~ *сиромахот един ден зема оловиту му отиде на нивата му да ори. Оно ден и царјут изл'ази пишак и тебдил да ходи по земјата му, да види што има* [V,PM(53)].

**теб** pron – в. **тебка** ~ *му ре́кạл на не́а: Ни́мо пла́кај. Да ка си наближи́, а фати́ носи́лото да му ре́кạл: Мла́до дете́нци, те́б ти ве́л'ам, ста́ни си. И заседна́ мăртфинут и фа́ти да збурува* [M,VK(272)]; ~ *и́лим а́ку са́кати да ви́дити шо и́ма пуве́ла Чове́шноу Си́н да пруштáва гре́хови на зе́мјата (ве́ли на то́а бо́лнијот): Те́б ти ве́лам, ста́ни си и кре́ни

*си носúлото, и óди си дóма. И на тóа чáс станá, и криná носúлото* [M,VK(284)].

**тéбка** pron – долга општа форма од лич. зам. за 2. л., наместо ‘тебе’ ~ *дéтто пáк отúшăл кăде óфцете. Ќелéшăт отúшăл кăде-дéтто и му-речéл: “Сéга јáс на-тéбка ќи-те-јáдам”. Дéтто казáло: “Чéкај да-óдăм, да се-помóл'ам на-Бóга”* [ВСол,Град(295)] – во контекстот имаме уште една потврда дека предлогот **на** го придружува директниот предмет: **јáс на-тéбка ќи-те-јáдам;** истава конструкција ја среќаваме и во примери со **тебика:** ~ *пак тój тогáс вéли: “жéну, јáзе сам, тогáс што ти оставúх тýка десет хил'áди грóша, да си хрáниш сос тајфáта, и не ми остáвиши да úдам; áма јáзе не послýшах на тéбика и отúдох”* [V,PM(16)]; ~ *áма јáзе, кату се најдех сос тебика, немам, брáте, благодарéние да гу зéмам оште еднóч, туку тúнака да не ми остáвиш сегá, заштó со зор не мóжат да ми зéмат от тéби* [V,PM(11)]; ~ *тогáс момáта речé: “áку мóжиш тúнака мéника да ми излéкуваш, јáзе тéбика за мăж ти земýвам”. Тогáс тóјнака га вéли: “óтвори си устата ти!” И тјáнака си отвори устáта* [V,PM(29)].

**Тéвната Дýпка** top. ’пештера, дупка во околината на Кăрчово, Валовишко’ – во топонимот е најавена промената на групата **-мн-** во **-вн-: тевна** наместо ’темна’ [ЈИ,Ми(203)].

**тéгле*** impf 1. ‘влече’ ~ *му-вăрѕáла нă-вăлко адúн ќýп нă-пáшкăта и му вéле: “Флéзи пóнăстридú, óти тáм úма пóгулéми рúби”. Вăлко флизéл... Ќýпо сă-нăпăлнúл сусвóда и фăтúл дă-гу-тéгле вăлко сé пóдăлбóко* [ВКук,П(286)]; ~ *отиде хизмикарот, гу докара дирвишинат. Флези дирвишино нетри; фати земјут да гу тегли, пак тојнака вели “тутуш”, и дервишино си закачи ѕѕат земју* [V,MP, 98]; ~ *човéкот, кату вúде шáјката, влéзе аф нéа, и они гу тегл'áха и гу земáха нéтри аф гимúата. И л'у го вúдоха, сúчки штó бéха аф гимúата, си оплáшиха от нéгу* [V,MP( 24)]; ~ *ламјата, така кату чула, заедноч пуснала от кал'ата на дол нејните длăги косми и му вели на царјув син: "фати си, синку, за мојте косми да ти тегл'а на гори"* [V,MP(51)]; 2. ‘тегне’ ~ *ка-дујдéли ду-дýпкăта, и лисúцта емéн óп! – скукнáла и уф-дýпкăта. (Вăлко) си-пуштúл прéднăта нóга д-ă-фáте и ă-фăтúл нóгăта. Лисúцта фăтúла дă-вúке: “Жúлта тéглиш, жúлта тéглиш!”* [ВКук,П(286)]; 3. ’извлекува’ ~ **тéгувăц** – *úсто-ј то: трéва, широ́чки лúста дáве. Кá ќо:-путрăгниш óдма куту кóнци сă-чинýвăт; лúсто сă-турýве нă-рáни, да:-тéгле гнóјта* [ПДој,Н(122)]; 4. ’кине со влечење’ ~ *кáјнăшо рáсте висóко, лúстто-ú сéчат, áк ги тéглиш. Стóкта кá гă-јáде нóго сă-издýве, умúре* [ПК,2 (57)]; 5. ’потерува’ ~ *”Е шó кулáј најдéте: катрáнин казáн турúте, тáм да-прапáдне уф-казáно. Тó: јáс бéх шó мо:-сачéх на-камилáро углáмнико. Камúлта а-тагл'áх дóма, а óн си-уддé сус-пулвúн углáмник”* [ВДој,Н(280)]; 6. ’страда, се измачува’ ~ *тогас каза на вујку му, што и теглил сос диавола, и га зема нивјаста. Тој пак дјаволо пукнал, што не можја да и свăриш ништо* [V,PM,98]; ~ *тогáс му вéли цáрјут: “ах тáте, јáзе ти сам сúн на тéбека ету и дрýгите ми двéте брáтќа ги úмам тýка: едúнојут везúрин, дрýгиот пашá. Нúа да знáиш што тегл'áхми!”* [V,PM,129];

~ *тогас третата рече: "това дете да не умре до шејсет и пет гудини. Млогу ке да тегли, ама сетни цар ке да си чини". И така наречниците си отидоха* [V,PM,73]; ~ *еди́н де́н прати от един побра́тим да тера десетина гро́ша на за́им, не́ му да́доха... тога́с приа́телиту му са сме́јаха и му вел'аха : "а́јде бе́гај от на́с! Не ти е сра́м! То́лку има́ни што ти остави́ татко ти, гу изја́ди. От глава́та ти те́глиш"* [V,PM,7]; ~ *тога́с му ве́ли на грамати́кот му: "а бре́ си́нку, зарди́ ме́ника то́лку што́ си тегли́л, ти́а пари́, што́ бера́ от та́му, си́чките да са тво́ја"* [V,PM,25]; 7. 'поднесува' ~ *Царјут му рече на сиромаху: "ади сега, побратими, да идиш пак аф гората да сечеш дăрви и ошчи едноч да не кăлниш Адама ча и тој така пристапна господинцката порака, кату и тинака от жената ти теглиш сиромаштиа"* [V,MP,65]; 8. 'се управува, тргнува' ~ *викнаја дванајсет попа] грмнаја толко калуѓера] си запалија бели свеќи] си замириса смирна тимјан] викнаја сите да плакат] кучка Лил'ана тоги дојде] право си тегле јув цркви* [ТГев(213)]; ~ *не си чеке млад спајија[ ајл'ăк време да му дојде[ туку вјана млад спајија[ брза којна јуружана[ право тегле ф своја кула* [ТГев(334)]; ~ *јотад иде сијменче] Велико мори!] право тегле в ливади] еј ѓузел мори! Рипна мома да беге* [ТГев(345)]; 9. 'мери тежина' ~ *му туриха три оки пикмез, три оки мет, три оки катран на една тапсја, и тојнака зема и две тапсја друга, и тури на вогино перото от челите, и дојдоха млогу чели. И пак утрината ги тегл'аха, пак секој нешто по три оки имаши* [V,PM,97]; – **(са)** ~ на празникот **Ѓургевдин** младите се **тегл'ат** со кантар што се закачува на некое зелено дрво, зашто не чини *да са теглиш на суво дрво, оти можиш да умриш или пак цала гудина да са сушиш и да са чиниш сув куту суво дрво* [ТГев(68)]; 10. 'се изделува, застранува' ~ *Ут сăта тугашна лăскотија* (блескот) *сеа можа чувек тука да најда сăл неколко трага. Уд кăдă ветăрут меѓата на пољто-ј туку речи права бразда изурана ут Солун до Воден. Сăл на две мистијна пољто баја се теглја* [ME,P(68)]; 11. изр.: **о́н ка́јшо гу-те́гле** (= обврските тој ги извршува, нему му се оставени) ~ *по́вике тешкути́та ко́ј гă-те́гле* [ПДој(137)]; **ду ко́га ки те́глам мắка су ва́с?** (= до кога вашите грешки јас ќе ги плаќам) [M,VK(267)]; **секуј на када него тегле** (секој е заинтересиран за себе да приграби повеќе) – кога се одредува штетата што нечии овци ја направиле на некој посев, не се слуша ниту газдата на нивата, ниту газдата на стоката бидејќи *секуј на када него тегле* [ТГев(219)]; **мăка ке да тегли** (= ќе живее со тешкотии) ~ *мајка му, кату чу така от сина ѝ, познала ча млогу мăка ке да тегли неин син* [V,MP, 41]; ~ *тогас мајка му му вели: "ах синку, не ти вел'ах јаз, да не фатиш татково ти занајат, ча млогу мăка ке да теглиш"* [V,MP (42)]; со исто значење: **тегли захмет** ~ *и тој вели: "скоро златното пиле да ми го најдиш, ч'а побегна о-тука!" Ја картал'ут еднош как си пусна и, тука и таму го најде пиленто, му го даде и му рече: "хајде, сега веке нема да теглиш захмет"* [V,MP,173]; **тегле веѓи** (=

кубе дел од веќите и ги црта за да изгледаат подолги и повисоко поставени) – спроти празникот (селска слава) девојките и младите жени си ставаат *кана*, односно си ја бојадисуваат косата, *си ги тегл'ат веќите* и други активности за да изгледаат попривлечни [ТГев(219)].

**те́гло** n 1. 'дрвото што го поврзува јаремот со плугот – гредел на *µӑле́знуто ра́ло*' [ПДој(121)]; 2. fig. 'мачно доживување' ~ *мӑка, ќи-пумине и тоо тегло, шо не-ј пуминало нис-таа-глава; ~ дујде́ме уф-Мӑкри́во, уф-на́шјо чи́ко. "Ај-гу Пӑтӑрузли́а". "Здра́во, жи́во". "Дујде́те ли?" И се́тне шо́ ки-живе́ӑм: ут-читӑрна́јста ду-шӑсна́јта гуди́на, бе́с фӑми́л'а. Те́гло. Шо и́ма, нӑ-чуве́чка гла́ва сѐ ки до́јде* [ПДој,Пат(174)].

**те́гло** n 'стаклен сад со широка уста, тегла' ~ *а́дно те́гло уд-ду́јни бла́го* (комфитур, слатко), *чу́вум за̣-и́менјо де́н* [ПК,2(111)].

**тегна́јте** n 'кога нешто се влече, се тегне, тегнење' ~ *вудничарут сизе́л днӑ-мӑстӑга́рка и му-о̣ти́шӑл на̣-во́лкут и-у́дри су-мӑстӑга́ркӑта на̣-во́лкут и му-ски́на па́шкӑта ут-тегна́јте* [ВМ,Сар(316)] – во контекстот имаме посебност во образувањето на гл. именка со наставката **-јте** (**тегнајте**, место 'тегнење').

**те́гне** impf 'влече' – в. **те́гле 1.** ~ *о́н те́гне, те́гне, си-ӑ-скину́ва па́шкӑта. Лиси́цӑта бе́га, вӑлкут пу-не́а. Лиси́цӑта сӑ-пикна́ у-ду́пкӑта и вӑлкут тӑрча. Ко́га фӑшта́ше но́гӑта, о́на вика́ше: "А пу́кни тре́сни, корен те́гниш"* [ДК(144)].

**те́гувӑц** m, bot., Plantago – 'лековита билка' ~ *и́сто-ј то- тре́ва, широ́чки ли́ста да́ве. Ка́ ќо-путрӑгниш о́дма куту ко́нци сӑ-чину́вӑт; ли́сто сӑ-туру́ве нӑ-ра́ни, да-те́гле гно́јта* [ПДој,Н(122)]; ~ *те́гувицо сӑ-да́ве на̣-сто́кта сус-со́л', куту ле́к* [ПК,2(111)].

**те́же** impf 1.'предметот врши притисок на местото каде што е поставен'; 2. изр.: **ка́мино си-те́же нӑ-ме́стто** ~ *така́ се́-ј, не́ сӑ-се́де по́вќе вре́ме нӑ-чу́здо ме́сто* [ПК,2(169)]; **ми-те́жӑт кле́пките** (= чувствувам умора, многу ми се спие) ~ *о́ј пусте́ли* (оди приготви ја постелата), *кле́пките ми-утижна́а га́аре, а гле́м и нӑ-те́п те́-ј тӑка́* [ПК,2(176)].

**те́жов** adj – в. **те́жук** ~ *да по́на́пӑкон си каза́ на две́ ми́на ут ни́х шо уди́ле пу пӑтут; и ти́и ка ути́шле, си искажа́ле на дру́зите; ни́ту на ти́и си веру́вале. Па на́пӑкон кӑди би́ле ви́и идена́јсе-те са̣ кажа́, и прика̣лна́ на них шо има́ле те́жов сӑрци, и шо не́ си веру́вале* [M,VK(333)].

**те́жук*** adj 1. 'нешто што има голема тежина, орр. на лесен' ~ *Бужано, моме Бужано, Бог да јубије татко ти!] што си прудаде чифликут] двеста пугони ливади] триста погуна угаре!] там ки се собур субере, тешко µилезо да фрл'ат] који ки натфрле µилезо тој ки ја земе Бужана* [ТГев(92)]; ~ *крештенликот на водинчарот му даде половината брашно, за да не кажи на калитата му, зашто имал кубилата толку товарена, та от тешок товар метнала жрјапчето* [V,PM,94] – глаголската конструкција *има + гл. придавка* во контекстот ја чува првичната форма кога гл. придавка се сложувала со предметот на кој се однесува: **имал кубилата товарена**; 2. 'посебност на предметот во врска со неговата тежина, масивност' – сп. дел од свадбениот церемонијал: в недела

рано, на денот на свадбата, сета облека што невестата ќе ја облече треба да се измери колку е *тешка*, тоа се прави пред да се јави сонцето, а *кавракут* (шамијата) со што ќе си врзе косата се праќа в црква, попот да ја *литургисе*, исто така и младоженецот испраќа некоја своја работа попот да ја *литургисе*. Тоа се прави за да не можат некои *лоши очи* да ги *урочат* – суеверие [ТГев(174)]; 3. 'лош, опачен' *~на тóа врéми, застојáл Исус на идно̀ мéсто пóле, и нóго л'у̀ди и сфéт, ут сǎ̀та Јудéа и Јерусалѝм, шо дујдéле да му слу̀шат, и да си лекувáт ут бóлкити, и шо сǎ мǎ̀чиа ут тéшката бóлка ѓáволцка и си лекувáа* [MV,K(302)] – во контекстот среќаваме синтагма во која една именка се јавува како атрибут на друга: **на идно̀ мéсто пóле** (= на едно рамно место); *~ едно̀ врéме ѝмаши едѝн сиромáх човéк, бéши млóгу мераклѝа за сéкоја рáбота; ѝмаши и три сѝнови. Женáта му си разбол'á тéшка бóлка, штóту лижáши до три годѝни* [V,PM,20]; 4. fig. 'напорен, мачен' *~ пападѝјката му вéли: "да гу изгóними!" – "Да гу изгóними, ама фáша царву̀ли ки ми извáди от гǎ̀рбо. Ту̀ку áди на тéшки рабóти да гу ту̀рими, он да си пишмáни и да побéгни!"* [V,PM,127]; *~ нéкугаш уф-грáдо Дóјрạн живạјáле мǎш и жéна. Тѝ имáле двé дéца – Ивáн и Тѝна. Кá имáл Ивáн дéсạт гудѝни, а Тѝна сéдạм, мáјка-им сạ-рạзбулéла и умрéла. И тǎкá рạдóснјо живóт гу-зạминѝл тéшкјо и мǎ̀чǎн живóт нạ-сирáци* [ВДој(276)]; 5. изр.: **нападна ме тешка дремка** (= многу ми се преспа) *~ јузела је Трена ду две стомни] да ки јоде Трена на Бел-Дунав] да налије Трена студна вода] да наваде Трена цвеќе рано] рано цвеќе, џанум, ал каранфил] дека ваде Трена рано цвеќе] нападна си е тешка дремка* [ТГев(172)]; **устанá тéшка** (= забремени) *~ и пу тѝи днѝте напǎкóн устанá тéшка Елисава жéната му; и сǎ крѝеши пéт месéци, ем вéлеши: Ету такá ми чинѝ Гóспот на мóјти днѝ и да си чѝнам ризѝл пу л'у̀дито* [MV,K(295)]; исто така: **сǎ нáшла тéшка** *~ сǎ армасá Мáјка му Марѝа су Јóсиф, óшти нé а зéла, си нáшла тéшка ут Сфéти Ду̀х Господѝнцки. Јóсиф чу̀нки бéши прáвин, и а нéкјаши да кáжи на сфéтут, туку̀ сǎ умѝ да а устáва скрѝшно. Кá сǎ умѝ такá, éту и Ангел Господѝноф му фанá на сóнут* [MV,K(304)]; **тежук празник** (= празник посветен на светец што се смета за важен, пр. *Свети Илии, Питровдин* и др.) *~ Крстовдин не е тежук празник,* сепак тој ден жените ништо не работат [ТГев(24)]; *~ Св. Андон е тежук и аталија* (судбоносен) *празник на луди л'уѓе.* Св. Андон е *нож* против лудилото, особено "ги гони ѓаволите". Кога некој боледува од лудило кај неговата постела, редовно се носи освен Евангелие се донесува и иконата на Св. Андон, бидејќи народот верува, кога кај болниот ќе се донесе неговата икона, ако му е (на болниот) "*за умирајне, ки умре, ако му е да стане, ки уздравеје*" [ТГев(27)]; – бабата настојува дома до ситници да се почитуваат верските обичаи *(адете)*. Често ги подучува внуците, па и одраснатите за верата и моралот. Кога таа за некој празник ќе рече дека е *тежук*, никој од домашните нема да работи [ТГев(272)]; **паднá тéшка мǎ̀нгла** (= се појави густа магла)

~ ви́доха, ча не мо́гат да изл'а́зат на́ глава сос тако́ф еди́н душма́нин; фати́ха ве́ки на Бо́га да си мо́л'ат, за да гу чи́ни де́ф от та́м. И по́сле две́-трú са́ати грӑ́миш са чини́ на небо́то, и падна́ те́шка мӑ́гла [VPM,24]; **тешка ку́ка на мен стоје** (сите домашни работи јас треба да ги вршам) ~ *дали знајиш бела Радо] дали знајиш ил не знајиш оти сакум да-т уставум] оти не си ти јубава] куту првната гудина] аман море лудо младо! како да сум јас јубава:] тешка ку́ка на мен стоје] мисејне, пичејне сѐ на мене* [ТГев(349)]; **има тешка рӑка** – ако штотуку закланата кокошка многу скока, се кажува дека тој што ја заклал има лесна рака; ако пак кокошката остане неподвижна (на место) значи дека има *тешка рӑка* [ТГев(403)]; **те́жук уф сӑ́рцито*** (= тој што погрешно се ориентира и не сака да верува во Бога) ~ *а не́разбра́ни да ті́ейки уф сӑрцито, требу́ва да веру́вате на сӑ́ти шо си кажа́ле Профи́тите* [MV,K(253)].

**тезгере** (и: **тезгире**) n 1.'направа за рачно пренесување на ѓубре, личи на плитко корито' ~ *Ха́малите ре́коа меѓу ни́хка: "а́јди мо́ре, да гу издúгними, хе́м пет гро́ша хамалӑк ки зе́мими". Чорбаџи́јџкото дја́те им ве́ли: "ој хама́ли, ја́зе ви да́вам трúјси гро́ша да гу издúгнити на едно́ тезгере жрја́пчето"* [V,PM, 120]; ~ *уд-дӑски, зӑ-носне: донци две тизгирина ѓу́бре;* 2. изр. (клетва): **уф-те́згире дӑ-гу-до́нџӑт** (да настрада некаде, да биде убиен, да биде неподвижен, други да го донесат дома "нӑ-те́згире") [ПК,2 (111)]; кај Саќов: **тизгирé** (со редукција) 'носилка' [СКук(337)].

**те́зи** pron, pl.'тие' ~ *му-ре́че: дида́скале, ни́е зна́еме, о́ти тú си доше́л от Бо́га дида́скал, о́ти те́зи ниш'а́не, шту пра́виш тú, нúкој не мо́же да ги сто́ри, ако не е́ Го́спод сӑс не́к* [ВДр,ТЕв(327)].

**те́јко** m 1.'родител од машки пол, татко' ~ *идно́ш најгул'а́мата ште́рка флизе́ у-дука́нӑт и кӑ-го-виде́ такво́ пра́зӑн, мно́го си-нажалú, и муве́ли на-те́јко-ј: "Те́јко, зашо́ то́лко пра́зӑн дука́н, и зашо́-си то́лко нажа́лӑн?"* [ВЛаг,Ај(338)] – во случајот зборот е регистриран во Лагадинско, ние го запишавме и при анкетирањето во Кукушко (с. Гӑрбашел) ~ *дӑ-зна́а те́јко нӑ-како́ф а́л* (мака) *сум ко́сте ќи-си-ј-ќу́бе* [ПК,2(18)]; ~ *те́јко ќи-саа-пусте́л'ше пудло́шката* (кожа од овца, се користи врз неа да се седне, да се одмара) *ду-уџа́ко, та́м си-се́јше* [ПК,2(91)]; ~ *нӑ-те́јко а́хто* (= силна желба) *му устӑна́ пу на́што, пу-Куку́ш* [ПК,2(21)]; потврди наоѓаме и кај Саќов. Во кукушкиот говор вокалот **а** пред мека согласка, или шо некогаш била мека се менува во **е**: **вудинчер** (воденичар), **ејце** (јајце), **еска** (јаска), и др., па оттаму **тејко** (<тајко < татко); 2. изр.: **ка́ ќи-ста́не те́јко уд-гро́бо** (= се кажува за работа што никогаш нема да се случи) [ПК,2(169)].

**текмé** n 'удар со нога, клоца' (кај Саќов: 'ритник') [СКук(337)].

**те́кне*** pf 1. 'се сети за нешто што било' ~ *Ка-чу́л не́јнијут л'убо́вник, ре́кӑл: "Бре́ј, зӑ-ме́не ме́сто!" Ама ка́ угуле́л пӑк! Ка удрипуве́л! Се́дне ду-че́шмата дӑ-се-издуше и зи́ме дӑ-се-нӑті́е во́да. И мúј-ки-се, пуглидну́ве нӑ-го́ре, вúжде пуртре́тут, тикна́ло-му, вижда́јки издӑхна́л: "Ах!"* [ВКук(283)]; ~ *На кӑштата ми на врӑх уџакут беха чинили гаргите гн'азду; видох сос учите ми, ча една гарга гу имаши*

*карагрошут на устата и гу пусна. Тогас ми текна ча гаргите ги износили фрет тиа карагрошите* [V,PM,40]; ~ *"Е бре мăжо, мили мăжо, мошне се разбулех] ми тикнало пунудица, па кукошкица] ми тикнало рујно вино, богме тригудишно] ми тикнало пугачица, богме уд чиница"* [ТГев(40)]; 2. 'му дојде идеја, помисли' ~ *нé слýше нíкуј, шó-ќ му-тéкне тóо прáве, дéк сáке тáм óде, си-зéл и кóло и óртумта* (фразата асоцира на едно ригорозно казнување од минатото, кога казнетиот го набивале на кол) [ПК,2(193)]; ~ *Мостут икиматут му гу дава на прикупувача. Тука седа чауш или мулјазим су неколко заптиј. Пăтниците тука сака* (треба) *да си го кажат таксирјатот* (багажот). *На 32 км. на зајди-слăнца ут Солун ут џадето завăртуа друго џаде за Бер и за Мора. Не је тешко да му текне на човек колку миллет вăрвише пу воја пăт, шо кола, шо камили, шо којна* [МЕ,Р(72)]; ~ *на пăтју му тéкна и речé на гимиџíата: "брáте, нíа кинíсахми да íдими на Цариград да продадéми тáја стóка, но нé ки чíними хáрно, зашто тáмо тáја стока е éфтина; туку да íдими на дрýго место, дéка вăрви стóката поскăпа"* [V,PM(13)].

**теқнефес** adj 'болен коњ, што постојано фрче и кашла', болниот коњ се познава и по тоа дека брзо и лесно се заморува *и не може сулух да си земе* (= да вдиши воздух). Се лекува со *спреж* (некакво лекарство што се става на расечено место меѓу предните нозе на коњот) [ТГев(383)].

**текрáр** adv 'одново, повторно' ~ *му викáле па текрáр на човéкот шо бéши слéп и му рекóа: Дáј слáва на Бóга, и нíа знáими на вá човéк оти уф грéхови бíло* [MV,K(259)] – пр. за нерегуларности во категоријата род: заменката во женски, а именката на која се однесува во машки: **вá човéк**.

**тел'** m 1. 'метална жица' ~ (има) *тéнук тéл' зă-вăрзýвне,* или: *буцкил'áф тéл' шó-ј зăгрáдувме нíфте, двóруфто* [ПК,2(111)]; ~ *А бре́ у бре́, а бре́ – дáп нă-триндáфил'ут. Г-убикóли* (пишува: убуколи?) *нéго. "Е, му-вéле, ами кă-д-ă-скíниме? Шáпка! Кă-д-ă-скíниме?" Су-нíкуј тéл' уттýка, ут-пинџéрта скинáле шáпкăта* [ДК,Ран(141)]; ~ *сифáл'кăта* (прибор за ткаење) *нăстрéди íма áдно тéл'че, нă-нéго сă-клáве џéвичка ут-тăрска, нă-н'áа íма нăмóтно прéдно* [ПК,2(102)]; 2. 'тенка лента од станиол со која се украсува невестата на денот на венчавкта' [СКук(337)]; во Гăрбашел запишавме: **шó сă-улáвиш тóлко, дă нé сă-рéдиш тéл'уве** (= се задржуваш како да се спремаш за невеста).

**тел'ал** m 1. 'тој што во минатото објавувал званични новости, општински наредби и сл.' ~ *Гу вíкна тел'áлот, му вéли: "чíа кăшта продáваш?" И óн му речé: "ету на фалáн трагóвец"* [V,PM(15)]; ~ *тел'áлот вíкаши по чаршíата, светóт артирíсоваха. Един дéн проминá тел'áлот приз кăрпăчинот, хéм вíка, зá кăштата за педисéт хил'áди га извадíха* [V,PM,18]; ~ *тој кату седјáши на хáнот, едíн ден чý јединí тел'áл да продáва една кăшта, да га тéра трíста хил'áда грóша* [V,PM(15)]; – во случајот сврзникот **да** се јавува со интенсионално декларативно значење: **чу једин тел'ал да продава** ('нормативно' би се рекло 'дека продава'); и: **тил'ал** ~ *Утидé сигá нóго нă-дăлéко, нăаднá рăскрăсница: дă-кáжиме такá*

*дă-óде нă-кăд Сóлун пăт. Удубрé гу-мéстто. И викнá тил'áл ф-тáа укóлнус* [ВК(283)] – во контекстот се среќава случај кога именка се јавува како атрибут на друга именка: **нă-кăд Сóлун пăт**, наместо "Солунски пăт" (веќе рековме дека се работи за образец позајмен од турскиот јазик); 2. изр.: **тил'ал тури** (= разгласи на сите страни) ~ *тојнака, кату чу така, са утру и му вéли на царјут: "аман царју, јáзе да úда на кăштата ми, ми е страх, заштó жената ми сега тил'áл тури на селуто"* [VPM,32]; **дадохти на тел'ал** (= го објавивте на јавна продажба) ~ *áку не купýвах твóјта магазúа и вýјковата кăшта, сáкаши дрýг да ги зéми, заштo јáзе сос зóр не ги землáх, вúа гу дадóхти на тел'áл вáшто имáни, и јáзе гу купúх сос парúчки* [V,PM(16)].

**те́ле** n, zool. 1. 'малото од крава' ~ *"Еј-ми, ăку сáкăш, јáс-сум ут-фил'áн мéсту, ут-гóрнăта зéмна; сáкăм дă-сă-вăрнăм, дáли ќи-мóже дă-мă-извáдиш гóре". – "Дá – удгувурúл пúл'ту, ќи-тă-извáм, áма пăрвну ќи-нáјдиш мéсу, ăнă-бúвăл úли тéле, ќи-гу-зăкóлиш, ќи-гу-удéриш"* [ВВ,Крон(312)]; ~ *úсто и крáвăта тăкá, тéлето трéбă дă-гу-пудóјш пăрво, дудéка-ј мăлéчко, пóсле óн ќи-цúце сáмо. Аку нé сáкăме дă-цúце тугáј гу-удбúвăме уд-мáјкăта* [ПДој (156)]; ~ *от вăнк кăштата имало едно теле, што пасјаши, отиде гу фати телинту, гу враза нетри на врекиту* [V,PM(104)] – во контекстот среќаваме потврда дека во југоисточните говори се среќаваат траги од назализам: **гу фати телинту**; сп. верување: по празникот **Мартинци** има обичај **пулазувајне** – човекот што наутро прв ќе дојде ја одредува среќата во куќата, тој пожелува: ~ *плăна куќа бириќет; сус крави, сус телци, овци; на сите Господ да даде касмет, на неармасано – армасница; на нежинено – жена, на жин'ени деца; на деца здраве и касмет* [ТГев(16)]; 2. изр.: **нú-уф-тéлци, нú уф-гувéда** (= се кажува за девојка што била верена, но веридбата се раскинала) ~ *јá кумшúчто шó-ј ду-нáска, зé ја-уставú ăрмáсницта, сјáа мóмта ни-уф-тéлци, ни-уф-гувéда-ј. Ни уф-мóмте мóма-ј, ни-уф-жéнте жéна-ј* [ПК,2(182)]; **тéле дујдé, вóл ќи-с-јóде** (= кога некој не напреднал ни малу во учењето на било што) ~ *Дрýгата гудúна бáбăта пá дујдéла, áма тó уддóлце му-рăчéл: "Дă нé кăжýвиш óти знáјш, дă-нé кáјш óт сă-н-ýчи. Ќи-вúкиш: "нé знáм нúшто, тéле дујдéх, вóл ќи-с-јóдум"* [ВКук(286)]; **óпте кóлко ќи-пáсиш тéлци** (= се однесува на неразбран човек кој не води сметка за иднината) [ПК,2(187)]; сп. загатки: **шарено теле уф ластини леже** (= лубеница) [ТГев,290]; **мокро теле уф дулап** (орман) **леже** (= јазик) [ТГев,290].

**теле (са)** impf 'кога кравата носи на свет нов организам, раѓа'. Сп. обичај: – спроти *Бужиќ* божем "се колат крави, кобили, рала и сл.", тоа се прави вака: домаќинот ќе земе секира, ќе замавне на кај кравата и ќе рече: *"Ваја крава ки ја закол'ум оти не са теле"*, друг член на семејството ќе го замоли домаќинот тоа да не го прави и дека идната година кравата ќе роди *(ки са теле)*, на тоа домаќинот ќе одговори: *"Е, ајде да а уставум дилми така велиш!"* [ТГев(83)].

**теле́ф** – изр.: **телéф сă-чинú** (= многу се измалтретира, се изнамачи) [ПДој(134)].

**тел'че** n, dem. од **тел'** (жица) ~ *викáла лисúцăта: "Кýмо вăлче ним глéди пу-зúдо нă-гóре, има тăрăне и глóзи", а óна знáјш ги-нăнижáла нă-едно тéл'че или кóнче рúбите, ги-зăкăчúла тăкá пу-зúдо, дă нé-смăрде* [ПДoj(157)].

**теме** n 'горниот дел на главата' ~ *кату чу така и тојнака, разбра, как беши работата. Земал една тојага: кату как га удри на жена му две на темету, га утепа. И така остана тој жив, без да си кажи сăрцето* [V,PM,82].

**темелúса*** pf 'стави темел, основа на ѕид, на куќа' ~ *вéли на нúх Исус: нé а пијáхти* (прочитавте) *нúкој пăт уф-кнúгите: Кáлинут шо темелисáле мејмáр, вóа си кладé уф ќóшито на глáвата...*

**тéмен*** pron 'нивен' ~ *мáјка му заеднóч фатú хизмикáр за чúфтут и óшти еднóч не пýсна нúту пари, ниту дéте по вăнката... ама не проминá млóгу врéме, на едúн дéн измрéха чéтри дéца та тéмната нéмаши нúкој утешéние* [V,MP,26]; ~ *му дадоха кајве и пил, л'апче мăричка кату гол'ам базирѓанин пу мăра да јаде. Него да му даваха на темнојут един пициник му не стигаше, ама как да измамјат един траговец, да му везмат иманиту без пари?* [V,MP,178].

**тéмил*** (и: **тимел'**) m 1. 'долниот дел од ѕидот, тој што е в земја' ~ *óди Мúцо, зéва ăднó мăгáре, тувáра ăднó кúло и пóл ичумéн, турýва нă-тéмилито ут-згрăáта и гăзија аднá тиникúја, му-клăдé óгинчито, гу-зăпăлú, изгурé* [ВЕв(296)]; ~ *кá о-кóпаа Думул'áнци тимéл'о, зă-тéп лăжа, зă-мéн úстина, áдно гăрне пáри нăјдéе* [ПК,2(164)]; 2. **тимел' удирајне** (= одбележување на настанот кога се почнува изградба на куќа) – кога ќе биде готов *тимелут* се повикуваат попот, соседите и роднините да присуствуваат на *тимел' клавајне* или *тимел' удирајне*. Тогаш домаќинот и мајсторот се симнуваат во темелот, ќе наместат три камена на крс и ќе удрат *пу един чакан*; ~ *воја чакан трабуве да са праве; сус жилезо не са праве, сус бакăр не са праве... или сус сребро или сус злато! Куќа ки са праве, тимел' ки са удре* (зборови на мајсторот) [ТГев(295)]. Попот потоа свети водица со која ќе го попрска темелот [ТГев(295)]; пожелувања: ~ *сус радус тимел' са удире, сус радост да са пукрије, сус радост оѓин да са навале! Сус радуст госте да прачеке, сус радуст госте да испрате! Да биде плăна песни и цумбуш* [ТГев(296)]; 3. fig. 'основа на нешто' ~ *когá не ки нáјди такóв дáл, тогáс пак от гóри лáнцкоту гн'áзду ки фáти да фтúши нóву гн'áзду, без да зéми нúшту кóлку еднó влáкну óт вéткуту, áми от нóву темéл зафáшта* [V,PM,30]; ~ *и му ричé на нéгу: Блазé ти и, шо нé ти лúпса* (недостасува) *нúто снáга нúто крăф, тукý Тáтко ми шо и на небúните. И-јáс пá ти вéлам óти ти си Пéтро, и наврăс тéп ки клáдам темéл да прáвам Црăкфата ми* [MV,K(322)].

**темилисáн** adj 'изграден врз темел (основа), создаден' ~ *и станáле, да гу извадúле вóнка ут грáт, и гу нусúле дýри на врăфут планúнцкут, тáмо шо бúла нéгува грáт темилисáна, да гу субóрат ут тáмо дóло* [M,VK(325)].

**темин*** adj, opp. на 'светол' ~ *гу турúха и нéгу нéтри при женáта ама у мрăчова; едúн дрýг да си не глéдат. И таја причúна га прáват Тýрците, за да си не глéдат, та сетни тихúсова са л'ýбјат. Кату*

*ги затвориха аф те́мна удаја́, вати жената да пла́чи* [V,PM,11]; ~ *и така уф те́мнуто дојде́ дру́г еди́н чове́к, гу здигна́ от гими́ата душма́нинот и гу удри́ не́три аф море́ту* [V,PM,24]; ~ *полјто и планицјнте така сă рăсфăрлени спроти Постол шо гу прават ногу тифиричлија и лично* (убаво) *место. От Постол чувек гу пулја сăто поле су зилинилото му, су сăта му села и куриџи изредени кату бели и цăрни балки уф стредин на чудбина гулемата зилена рамнина су блатто кату гулем темин ирам* (ткаена покривка) [МЕ,Р(71)]; ~ *мори, југрцјала мисичина пу Сер пол'е, рамно пол'е] пу Јуванови рамни двори, мори, Јувануве вичерале] сирак Јуван не вичере, само гледе горе доле] пу та јасна мисичина и пу темна јублачина* [ТГев(97)] – во контекстот има случај на образец позајмен од турскиот јазик, кога именка се јавува како атрибут на друга именка: **југрцјала мисичина пу Сер пол'е** (наместо: 'Серско пол'е').

**Те́мната Чошми́нка** top. 'изворче во околината на с. Ловча, Драмско'; Ј. Иванов наведува дека називот е добиен според бојата на водата. Во топонимот е регистрирано присуството на деминутивниот суфикс **-инка**, специфичност на југоисточните говори: *чошминка* [ЈИ,Ми...(203)].

**те́мнин*** adj, opp. на 'светол' – в. **темин** ~ *риче́ Го́спот: Сфити́ло на сна́гата и о́куту му. Окуту ако ти и чи́сто, сăта сна́га ти сфе́тена, па а́ку ти и о́куто ло́шо, сăта сна́га ти и те́мна. Аку ти и ви́делот ви́ки шо и уф те́б темнино, а́циба те́мното ко́лко ти и?* [М,VК(264)].

**темни́ца** f 'кога не се гледа, кога е затемнето' ~ *и тој га ве́ли: "Ама́н же́ну, кату сми аф таја темни́ца, не мо́жими да са ви́дими. Ама јазе кату ти позна́х от гласо́т, ча си ти́нака мо́јата пăрва л'уба, што са л'у́бахми аф хаву́зот со́с му́зиките"* [V,PM,11] – во контекстот е регистрирана проширена употреба на предлогот **от**, наместо 'по': **кату ти позна́х от гласо́т**; ~ *на не́го му бе́ши жи́вот, и жи́вот му бе́ши ви́дело на л'у́дите; и ви́делот сфе́ти на темни́ца, и темни́цата не́ гу пузнаја́ле* [MV,K,251]; ~ *профи́тин чове́к уф Галиле́а не́ испа́ги. Да пак ви́ки Исус а вика́, е́м ве́ле: Ја́сам ви́делот на сфе́тут; ко́ј и́ди пу ме́н, не́-ј каби́л да си пу́оди уф темни́ца, туку ки си зе́ми ви́делот на жи́вот ду-ве́ка* [MV,K(261)].

**те́мно** adv 1.'кога е мрачно, без светлина' ~ *ала́х уф-те́мăнто* (= барав (нешто), беше мрачно) [ПК,2(19)] – вокалот, во група со сонант често антиципира: **темăнто** (< темното), **вăлдика** (< владика); такви примери повеќе запишавме при анкетирањето во пунктот Амбар-Ќој; 2. изр.: **ут-те́мно ду-те́мно** (= од зори до мрак; изразот обично е укомпониран во мисла со која се укажува на голем ангажман) [ПК,2(207)].

**Тена** 'ж. лич. име запишано во Гевгелиско' ~ *Тено ле, тенко ластарче] деј гиди дилбер дивојче! вашо е село, Тено гулемо] има ли моми јубави?* [ТГев(346)]; ~ *та́а Те́на тăква́-ј, али́с скăбри́ца* (сува, лоша жена) [ПК,2(103)].

**Те́нин** adj 'нешто што ѝ припаѓа на Те́на' ~ *Те́нинте ќе́рки си́те ади́н о́мис-сă* (си личат) [ПК,2(151)].

**те́нака** pron 'лич. заменка за 3 л. мн. – тие' ~ *жрја́пчето му ве́ли: "да и́диш да ку́пиш четири́јси о́ки смо́ла и четири́јси ко́жи от ко́за, да*

*растóпиш смóлата и да ги намá-каш кóжите сóс смóла, та кáк ки ѝдими тáмо, јáзе ки вѝкнам еднóч, тéнака ке да излéзат*" [V,PM,124].

**тенко** adv 'opp. на дебело, начин на предење' 1. ~ *оште сум мала ма-лечка] на два-тринајсат гудин-ки] на можам кука да гледам] на можам думен да вртам] на мо-жам госте да чекам] на можам тенко да предам* [ТГев(37)]; 2. 'зборување со глас на тенор' ~ *пѝле-ј тăвá, óн еј сѝво, пăпăл'áво* – објаснување за птицата **киркине́с** ~ *киркинéс сă-вѝке и зă-чувéк шо гувóре тéнко* [ПДој,Ник(126)]; 3. изр. – **те́нко пре́де** : *а.* 'во лоша здравствена состојба е'; *б.* 'многу итро постапува'...

**тенук*** adj, 1. opp. на 'дебел' ~ *"Ма-риче, тенко, високо, немој ми врвиш низ двори] ним ми раздигај јадови, јадови мои дертови] чунки са малце мојите, а што да правум и сус твоји] дек да ги турам, кажи ми?!"* [ТГев(100)]; ~ *един ден дедо Господ дујде пра една жена што ткајше платно, рече и "Пумож Бог", и а пита што работе. – "Дал' си слеп или ќорав па да не видиш што работум. На, уд тенки жици работи правум!"* [ТГев(365)]; ~ *стана да-с-јоде тоја лудо младо јабанџиче] и што си веле младо јабанџиче, јубаво:] "Седи сус здраве, тенка Малиновко јубава"* [ТГев(156)]; ~ *еј, бре рибо мрена рибо] мер не-ќ-с-јодам јас ду дома] да те кажам, мрена рибо] на мајка ми, на татко ми] да исплетат, мрена рибо] да исплетат тенка мрежа* [ТГев(16)]; ~ *"Јоште сум јас, лудо, мала и малечка] јоште немум азăр дари начинени".] "Мори моме мари, јубава дивојко] колко пари чинат твоји тенки дари?"* [ТГев,199] – во контекстот има случај што укажува на проширената употреба на множинската наставка **-и**, сп.: **твоји тенки дари** (наместо 'дарови'). Споменатава наставка како да се генерализира, бидејќи освен кај едносложни се среќава и кај повеќесложни именки од среден род; ваквото генерализирање го сметаме за влијание од тур. јазик; 2. изр.: **тенка мрак** (= кога ќе се изгуби дневната светлост и предметите одвај се распознаваат) [ТГев(10); и: **те́нкăта мра́чка** ~ *дујдéме уф-сéлто, нáшто сéло, флизéме, слăнцито зајдé, пу-тéн-кăта мрáчка, шо му-вѝкăме* [ПДој, Пат(172)]; **ни тенко влакно** (= ништо) – празникот Мартинци (овој празник ги "чува" овците од волци), во планинските села се празнува 7 дена, дури повеќе од *Вилигдин* и тогаш домаќинките ~ *ни тенко влакно нема да фатат уд работа* [ТГев(10)].

**те́нук кра́шник** m 'вид пита, се прави со една дебела кора, не се кисне' [ПК,2(112)].

**те́нкичко** adj, n, dem. – в. **тенук** ~ *тéнкичко кáминче, кá ќ-о-мáниш лéте, чáк и свѝре* [ПК,2(31)].

**т'е́нџ'ира*** n (f) 'поголем сад во кој се вари јадење' ~ *ја-звáж'дами т'éнџ'и-рáта сăс-ширóпу, ја-турнувáми на-врăх баклавáта, сă-натуп'óва и фáш'тами с'éтн'а да-јид'éми* [ВБог,Су(342)]; ~ *уф-гивгѝр пéчме пукăнѝци, óн еј кут-тéнџăре, нăп-рáвно тăркăлéсто, ѝма врáтичка кут-ќурсѝјте, нис-н'áа сă-клăве пукăива мисѝрка. Он (гивгѝрут) ѝма дăлга рăчка да нé тă-пéчат рăцто, óт(и) пукăнѝцте сă-пéчат нă-нóго плáмин* [ПК,2(34)]; ~ *сă-нăпăрчѝ тéнџирто* (се истури тоа што било во тенџерето) [ПК,2(80)]; ~ *сă-прувăлѝ тéнџăрто* (= се дупнало тенџерето) [ПДој(116)].

**те́п** (< **тебе**) pron 'долга форма од л. зам. за 2. лице (**ти**)' ~ *"Ах ти́, му-ре́кла лиси́цта, знӑм ја́с ко́ј тӑнӑучи́ те́п тӑка́, те́та Вра́на, а́ма ќи-ви́де ја́с шо́ ќи-му-пра́м нӑ-не́а". Лиси́цта ути́шла, си-лигна́ла у-а́дна тре́ва нӑ-а́дну слӑнце тӑка́* [ВВод, Крон(314)]; ~ *а́с ѓи-зна́м повике уп̄и-п̄е́п̄ п̄и́а рӑбо́п̄и, п̄о́рано уп̄и-п̄е́п̄ сум и-п̄рӑува́л; п̄и́ дек ши́ји, а́ска сӑ-му́шкум* [ПК,2(199)].

**те́па*** impf 1.'убива' ~ *тру́јца бра́тја сӑ-нагувури́ле ќӑ-о́дат ќ-а-те́пат ла́мјата. Ути́шӑл пиши́н е́н гуле́мјут. Фурнаци́јте му-ре́кле де́к ќ-о́ји? [ВГев,Мир(273)]; ~ ка́ о-зӑпӑли́а Кӑли́нуво а́с та́м би́х. Вујчи́на и́мум уф-Кӑли́нуво. Туга́ј стана́ та́а чу́дба. И на́ште те́пат и Ту́рците те́пат. Адно вре́ме Ту́рците по́сустрӑшија. Се́тнӑн зӑпӑли́а не́колку ду́ши та́м, уф-Кӑли́нуво... са́мо де́ца шо-јзгуре́е уф-кӑштте* [ВКук, (289)]; 2. 'нанесува удар, мава' ~ *и во́ му-риче́: "Шо́ мо́ри ти пра́виш? ... нӑ-ме́н дӑ-ми-стрӑму́вӑш – фра́с, тра́с, идно́ ша́ма́р. Иии! Ти ми-те́пӑш, да-а не́ма, гу-устӑви́, бига́, си-ути́ди* [ВЕв,Кор(305)]; ~ *вудничя́ро вӑчӑра́л, вӑчӑра́л не́коӑ ка́ша, фӑти́ла, та: ка́шта са:-нӑмӑжа́ла, ка́ удде́л вӑлко до:* (< да го)*-те́пе, та: ка́ша си-нӑма́жуве нӑ-гла́вӑта, а нӑ-то́ӑ па́шкӑта му-скина́л, нӑ-вӑлко* [ПДој,Ник(157)]; ~ *виде́х-ли да-сӑ-те́пӑт, бе́гум, нӑ-мо́ш дӑ-гле́дум, ду́шта ми-игра́а, сӑ-тре́сум* [ПК,2(31)]; ~ *ви́кни-гу куче́нциту. Гу-вика́а. Куче́нциту му-ӑ-вӑрти па́шкӑта, па́к и́ди. На́јди-а же́нта се́га ти́. Ја́ во́-ј ми́лу, риче́, е́м гу-тина́, е́м па́ ти-милу́ва* [ВЕв,Кор(305)]; 3. 'изморува, исцрпува' ~ *за друмут уд риченто мадаф арно да се кажа, оти он му-ј ихтизалија* (многу потребен) *на кираџијата сӑл на дуждовно време; кога-ј суо ногу-ј тепа дубиците и зарди то којлјте оат повике крај друмут* [МЕ,Р(74)]; 4. изр.: **те́пум пӑт** (= се движам некаде каде што не сакам) ~ *да зна́х от тӑка́ ќи-напра́вте не́миe да-те́пум то́лкӑв пӑт* [ПК(Гӑр)].

**тепелуче** n'додавка на капата' ~ *"Мамо, мори, мамо, главата ме боле!" – "На глава си фино фехче, на фехче си тепелуче] удузгоре и писќулче]. Хеј, зашто велиш мила ќерко, глава да те боле"* [ТГев(95)].

**те́пне** (< тепање) n 'мавање, удирање' ~ *о́н еј бирин̄ци́а нӑ сѐ, нӑ-пи́јне, нӑ-ка́рти, нӑ-те́пне. Уф-сѐ шо́-ј ло́шо* [ПК,2(23)].

**тепрем да верејим** – израз што го упатува Господ кон верникот што бара помош, Господ со споменатиот израз му вика: "*Покрени се, започни а потоа Господ ќе ти помогне*" [ТГев(413)].

**те́ра*** impf 1. 'бара' ~ *ут-та́мка, е́, се́га те́рат ко́ј-е. Удде́ле па́ на-то́: арами́јта. Па́ да-са-пи́тат. Он инкажа́л: "Сја́:, ди́ми таква́-ј рабо́тта, туваре́јте е́днаками́ла па́ри. Ќаше́тте наи́с се́лто"* [ВД,Н(276)]; ~ *тога́с деца́та, кату чу́ха така́ от та́тко им, и трои́цата спӑлзна́ха рӑка и излėзоха от та́тковата му кӑшта, кини́саха и трои́цата да те́рат кӑсме́т* [V,РМ(20)]; ~ *сѐ си-искажа́л о́н: "Пиши́н, ре́кал, га-убра́ме маза́та. Е шо́ кула́ј нај-де́те: катра́нин каза́н тури́те, та́м да-прапа́дне уф-каза́но". Е, тако́ва, на́пкумта ут-ками́ла пастăрма́ тара́те* [ВДој,Н(280)]; ~ *а́рна зӑве́јна ча́фка-ј, ќи-зӑги́не не́гдин, се́тне тре́бе да-а-те́рме низгра́до* [ПК,2(129)]; ~ *мо́мта трӑгна́ ме́сто дӑ-те́ре. Утиде́ сига́ но́го нӑ-дӑле́ко, нӑ-адна́ рӑскрӑсница; дӑ-ка́жиме така́ дӑ-о́де нӑ-кӑд Со́ун пӑт* [ВКук(283)]; – во текстот

срекаваме пример кога кон именка како определба се јавува друга именка, наместо придавка – според турски образец: **Сǒлун пǎт**; 2. 'сака' ~ *тогáс бахчеванџúата отúде на домá му, вéли на дéтето: "а брé сúнку, úди, ти вúка господáрот, не знáм штó тéра да ти кáжи!" Дéтето станá, отúде на господáро, му са поклонú* [V,PM,150]; ~ *Дујдé гарвáнката и кáк га-вид'áла тóс чув'áк, з'áла да-му-искáра* (извади) *учúте. Гарванчéта реклú: "Нимóј мáјко, да-му-ги-звáш на-нéгу учúте, тóј ја-утепá змиáта". Тóј са-исплашúл и тéра да-га-утéпа. Станáла т'а, му-кажýва: "Какó бакшúш úскаш (тéраш) да-ти-дáм"* [ВСер, Кал(336)]; ~ *зема ухтарјут и гу утнеси на царја. Царјут, кату гу зема ухтарју, виде удол на дното му, најде един алтǎн и са почуди. Тогас тојнака позна, ча царјут гу милува и тера зент да гу чини* [V,PM(48)]; ~ *кату чу така царскиј син, са почуди, как трији и девет братка да ги е страх од една сестра. Тојнака рече: "јазе терам да ида, да га вида таја ваша сестра"* [V,PM(48)] – во контекстот се забележува употреба на крат. зам. форма за директен предмет во служба на дативни конструкции: **са почуди, как трији и девет братка да ги е страх** (м. 'да им е страх'); 3. 'врши, исполнува' ~ *и јóбити бúле прáвини кри Бóга, шо и тéраа сúти пувéли* (барања, наредби) *и прáвини Господúнови чúсти. И дéти немáле ич, óти Елисавéт бéши јáлофа и óбити бúле дúп* (многу) *устарéле на гудúнити* [M,VK(320)]; ~ *и царјут гу зема, гу кладе на бахчата му да чува таму един триндафил, само по едно гонџе да му докарува на царју ката заран. Многу врјаме сиромахот таја работа га тераши* [V,PM,105]; 4. 'посакува' ~ *околу на 17 година тога рече на мајка му: "мале, да идиш да ми тераш царјувата керка! Сакам да са женам"* [V,PM,88]; ~ *му вéли: "е чéдо, сегá си дошéл тýка. Царјут ти сáка да му сá цéниш хизмикáрин нá нéгу. Кáк велиш, ки úдиш?" Тогáс Половúнмиџáн му велú нá пóпот: "кáк тéраш тúнака, тáти, такá чúни! Ми си тáтку"* [V,PM(107)]; 5. 'принудува некого да стори нешто' ~ *"Дубрýтро, свáќе!" Она рéкла: "Ут-шọ дудéка смǎ свáтǎве?" "Ут-шó дудéка! Нáшта и вáшта бúшка бúле сéстри, мǎ-тирáа дạ-ạ-зéам нạ-скạнúста (крịштéнка)"* [ВГ,Ѓав(274)]; ~ *Фурнạџúјте му-рéкле: "Дéк ќ-óјш?" – "Ќ-óм ќ-ạ-убúạм лáмјạта". "Е, му-кạжáле, ако-ạ-изéјш вáа фýрна лéп, мóјш дạ-ạ-убúјш". Нǎ-мужéл дạ-ạ-изéде. Лáмјạта гу-тирáла нéјнто дéте дạ-вúде дáли усе лúсте и-јáде* [ВГев,Ѓав(273)]; ~ *пиле пее пу турски дуќајне] с уста пее, с грло збор чинуве] "Не ми е жал , кузум братко Ристо] не ми е жал от* (пишува 'ат') *ти мен ма лажа] тук ми е жал оти не ми кажа] тук ме лажа ду девит гудини] ти ме тира уд Дунав за вода] а јас не знам Дунав дека тече"* [ТГев (199)]; 6. 'гони, брка' ~ *от мǎра час сетни и тојнака си разбуди и, кога виде, ча марифет му чиниха, фати после да ги тера и ги прифтаса на пǎтјут* [VPM,64]; ~ *кату чу тојнака така, отиде, от кǎштата му, зема едно вреќе и отиде на лозето му, аф врекиту нетри си кладе нозите и отвори устата на врекиту. Кату чуваши таму, ету едни авџие терат един зајак да гу фатјат* [V,PM(83)]; ~ *другиј ден га зема пушката, отиде*

*на лов и, кату отиде аф гората, виде млогу авции, тераха едно фил'у да утепат; вазден са мăчеха, не можиши некој да гу отепи* [V,PM,41]; 7. 'очекува' ~ *тогáс и децáта му рéкоха: "да ѝдими, тáте, да си главѝми, кату што вéлиш, áма да не на тéраш до три годѝни, ча нѝа, дурдé не добѝими пáри, не ки дóјдими"* [VPM,20]; 8. 'настојува' ~ *сиромахот отговори: "жену, ниа сега имами да јадеми, да пиеми. Што ни требува да терами, да си научими царјувите скришни работи?"* [V,PM(65)]; 9. 'води, тера добиток' ~ *мори, што ме даде, мила ле мале] на куќа бугата, ле мале] мори, на момче малечко, ле мале?!] мори, гуведа ки терум, ле мале] и оно пу мене, ле мале:] "Чек-ме, чек-ме* (чекај ме), *мила ле додо] трнче се набудех, додо!"* [ТГев(141)]; ~ *да не ми настăпиш, лудо, меснати ми пети] меснати ми пети, лудо, на бајна бајнани] на бајна мијани, лудо, сус гебре тријани] пулека си терај, лудо, твоја брза којна* [ТГев(158)]; ~ *што си веле Јана[ веле ем гуворе:[ "Мале, мила мале[ гуведа как тирах[ јуф мајка се врнах[ там си пуапнах[ сега не-м са-јаде"* [ТГев(158)]; 10. изр.: **те́ра фодулу́к** (= се гордее, се прави важен) ~ *óти сéкоа кóј тéра фудулýк, ки пáдни дóло, тó па шó-ј дóлно ки си чѝни гулéм* [MV,K(267)]; **кулáј те́ра** (= се труди да најде начин) ~ *сạбáјле кạ-видéл цáро: пá:рте зéмạни! И, са: кулáј тéрạт д-о:-фáтат. Имáло нéкуј ạрạмѝа зạтвóрạн; ... о-пѝтạт тáм шó дá-нạпрáват: "Кáк кулáј дạ-нáјме, дạ ни-кáјш?"* [ВДој,Н(278)]; **адно́ тира́, две́ најде́** (= се кажува кога некој претерува во своите барања, и поради тоа ќе доживее непријатности) [ПК,2 (151)]; **ти о-те́риш уф-купри́нта, о́н бе́ге уф-купри́фте** (= се кажува за оној што не знае да го цени, односно да го прифати она што е подобро) ~ *т̄ѝ-мy-кạжувиш ка да-мо-ј п̄о-аран живот̄о, ама он не т̄а-слуше, п̄раве лоши работ̄и* [ПК,2(150)]; [ПК,2(199)].

**те́ра̣не** n 'барање' ~ *и нáпкумта цáро ги-збрáл сѝте уф-сéлто: "Мóјте пáри кóј ги зé, дạ-сạ-кáже. Нạтóлко кулáј тéрạне до:-фáтуме, нạмужéме. Нéк сạ-кáже ќо:-нạгрáдум бште"* [ВДој,Н(280)].

**тербиќе́** adj 'се кажува за некој што е културен, добро воспитан' [СКук (337)].

**Тереќе-пазар-хан** top. 'прифатилиште, вид хотел, примитивен во Солун'. Таму во минатото (пред Балканските војни) отседнувале македонските кирации, тие што превезувале стока [ТГев(424)].

**терзијче*** n, dem. – в. **тирзи́ја**. ~ *Бог да јобије, мамо, терзијчето, аман аман мила мале комшијчето!] што ми скроји, мила мале, јелеченце] што ного ме стеге чак јод мишки* [ТГев(309)]; ~ *еј Димке, Димке, јубава ти Димке!] Димка си јотишла на града Солуна] Димка си е флегла јуф масăр чаршија] ного си глидала, малце арисала] малце арисала, жлăта ми камуда] она је нусила на Митре терзијче* [ТГев(204)].

**те́рк** m 'образец по кој нешто се прави' [СКук(337)].

**терсене** adv 'мачно, несреќно' ~ *бидејќи гу знам селто лагам оти не ки биде лошо да а пузнајам русската публика тро-тро су живувачката ув во село. За ва работа јас имах умут да се зафатам оше прăвнјут пăт, коа киницсах за патриата ми на 1898. Рабојтте така терсене*

*дуједеа, уд мојта сакачка* (желба) *ништо не испадна* [МЕ,Р(69)].

**тертип** m 1.'ред, навика за добар ред' ~ *тогас царјут му вели: "сега и двата да ходими, ке да постаними, но нади јашка да ти вјахна мăра, и сетни тинака пак ми вјахнуваш мăра така да гу извадими то јакуш!" Сиромахут не позна, по кој тертип му каза царјут* [VPM,54]; – кумот во "машката" свадба е најважен. Нему му се дава првото место и од него зависи сиот *тертип* на свадбата. За неговите желби стојат на располагање и домаќинот и домаќинката. Првата чаша со вино му се дава на кумот. Тој откако ќе се прекрсти ќе благослови: "*Ка е арно Госпуд нек даде; мир и милуст, касмет и берикет! Да са живи млади! Госпуд да им даде век и касмет да са имат* (да се сакаат), *да са кирдосат, Аврам и Исакува мулитва да си имат; и кумство ду века да биде!*" [ТГев (170)]; – во контекстот што следува Таневиќ го опишува животот во минатото и како дошло до новиот **тиртип**: некогашните куќи биле без "*тавајне, буарцјна и удај* (соби) *за госте*". Зиме сите бораведе *уф куќи* (таму кај што е огништето), а през летото *уф трем;* зиме сите спијат на *софата* – подигнат дел во близина на огништето, освен младожените; тие година дена спијат *ајрија* (одделно) *уф кулиба* (таа е соба без прозорец, но е дел од куќата). Домаќинот со жената и децата спијат на *горни кăт* – во контекстот се има зачувано определена придавска форма: *горни (кăт).* Така било во минатото, но уште тогаш кај поединци се јавувал апетит за посебност; еве како тој "апетит" го опишува авторот: "сакам *да немум никакув субаша, па да ми праве* **тиртип** *и куманда. Как сакум така работум. И ако сă мăчум ама знам биле за кого* (погрешно пишува 'за кога') *пичал'ум* [ТГев (286)]; ~ *виде́ сна́ата не́ би́ве пу-не́јното, си-лигна́ нă-бра́шăнто* (се помири со ситуацијата), *си-о́де пу-на́ите тирти́пе* [ПК,2(194)]; 2. 'мајсторија' ~ *кату чула така ламјата, му вели: "сос каков тертип сака царјут да га земи мојата мома"* [V,PM,45] – во југоисточните македонски говори со лексемата **мома** се означува млада женска особа, во случајот – ќерка.

**т'éс** pron – лич. зам. за 3 л. мн. 'тие' ~ *Иди́најут бра́т гул'а́мајут на́ва на-пăнт'ут д'е хо́ж'даха инăја га́лица мло́гу; вили́: "Т'е́с га́лица да-ста́нат с'è о́фцă да-да́м на-ии́чкајут инса́н* (луѓе) *мл'ăку!"* [ВБог,Вис(340)]; ~ *тогај му вели тајченто: ела да побегними, зашто нас и двата ки на погубјат оттука, и на́ тес трите косми; кога ки ми сакаш мене, да ги лизнуваш* [V,PM,158]; и: **тези** ~ *најде́ едни же́ни: една́ ста́ра ба́ба и три́ мла́ди.. Ху́бави би́ли мо́ми, ни́хната гиздави́на не мо́жи да си иска́жи. Кату ги виде́, тој са почу́ди и ве́ли на ста́-рата: "еј ба́бо, дали́ ми да́ваш една́ дивóјка о-те́зи"* [VPM,9]; ~ *му вели: "си́нку, те́зи дивóјки не́ са за те́бика; л'у кога́ са́каш ти́нака л'у́ба, ја́зе да ти на́јдам; е́ла по ме́ника"* [V,PM,9].

**тéсин*** adj, opp. на 'широк' ~ *пу-н'о: пумину́ве во́:та. Дујду́ве ду-тăра́к – ти́ă сă-нăре́дăни прăчки кој-шо-зăдăржувăт дă-не́-фле́зе уф-бу́кăта ѓу́бре, гра́нки, не́ко: дру́го не́што. По́сле уд-бе́нто, прăку-тăра́ко флéве* (водата) *у бу́кăта. Бу́кăта до́лу те́сна-ј, та́: сă-ви́ке* **пујра́** [ПДој,Ник(171)]; – објаснување за *ко́рăб* (чамец што се користи во

Дојранското Езеро): *глáавта тéсна, удзăди широ́к* [И,Гг(122)]; ~ **прéкăр-еј** *тéсно мéсто кăт прăкáрăвăт* (поминува) *стóкта* [ПК,2(88)]; и: **тјасин** ~ *и как отидоха аф една гора, аф едно тјасно месту, Дели-Димо влезе аф пусиа и му вели: "скору, господине, извади на мегдан парите ти, за да добиеш душата ти"* [V,PM,67].

**тéсничка** adj, dem., f – в. **тесин** ~ **штăркăлóва чóпка** (цвеќе) – *тăкá ú вúкме на-мóминта сăлѕа кá ќи-дáде сéме. Оно-ј уф-аднá кут чáшкичка, ил' па мóш сă-рéче, кут-чýшка, тéсничка, дăлга, алúс штăркăлóва чóпка* [ПК,2(141)].

**тéсничко** adv, dem., opp. на 'широко' ~ *нé дáј Бóже дă-дóот, дéк ќи-сă-зăвăртме, нóго нé-ј тéсничко, нă-мóјш áјн чувéк дă-прăчéкиш* [ПК,2(180)].

**тескере** n 1. 'документ за лична идентификација, вид пасош што се употребувал за време на турското ропство' [СКук(337)]; 2.'писмена потврда; дозвола' ~ *и тој га пусна на мајка му понуда. Ама јазе, как ти видех, ча си мошни болин, ти га дадох на тебика. Кату чу така царјут, му даде едно тескере и му рече: "иди на моја азнатар, да ти даде за калинката парите!"* [V,PM, 109].

**тесла** f 1.'железна направа, алатка со која мајсторите ги делкаат дрвата' ~ *по-малкиот, л'у да трăгниши да иди аф горат за дăрва да бери, не беши кабил, или балтиата ки загубиши, или хортомата; на нива да трăгниши да иди да оре, ке да загубиши теслата* [V,PM,82]; – *кирациjата* (тој што врши превоз на стока со кола) кога е на пат со себе носи *ортума* (резерва), а *арабациjта* (тој што колата е негова) носел секирче, *тесла* и некакви дрвца да му се најдат ако е потребно нешто да поправи на колата [ТГев(419)]; 2. изр.: **уф-нéго-ј и урéхо и тéслата** (= тој е главен, од него зависи како ќе се развива некоја работа) [ПДој(138)].

**теслиме*** pf 1. 'остави нешто во добри раце, каде што ќе биде чувано' – "женската свадба" трае пократко отколку "машката", таа завршува в недела навечер; роднините, откако ќе ја испратат невестата, т.е. ќе ја *теслимат* на деверите од младоженецот, се враќаат кај родителите на вечера и потоа се разидуваат, си одат дома [ТГев(191)]; – ако болниот многу се мачи пред смртта тогаш го *таксуват*, се простуваат со него и го *теслимат* на Бога и на анѓелите: ќе го повикаат попот да му прочита *прустена мулитва* и да го пречести [ТГев(170)]; 2. изр.: **теслим чине** (= даде, односно подари нешто) ~ *ох си кинисá грејин Ил'о сус кола да јоде] ох, сус кола да јоде џанум] жито да пурдаве] ох си је стигнал грехин Ил'о јуф града Солуна] ох жито је теслим чини Ил'о и душа си даде* [ТГев(28)]; пред спиење верникот се крсти и му се моли на Бога со овие зборови: *"Свита Бугуројцо и Свита Нидел'о на помоќ да ми бидиш, уд лоши работи да на чувиш! Свита Бугуројцо и Свита Варваро, на вас ви са мол'ум, уф ваши рăци душта си ја давам, на вас тислим си ја чинувум"* [ТГев(306)].

**теснава** f 'кога нема доволно простор, теснотија' ~ *е, кă-зăпрéл, уддéле тúă дéчкăта дă-ј искáрăт ут куф-чéго. Шо дă-вúдăт, дéцăта сă-исклáле ус-нóжувуто, сă-избудéле, сáми сă-исклáле ут-теснáва* [ПДој (163)].

**тесно** adv, 1.opp. на 'широко'; 2. изр.: **сă-нăјдé нă-тéсно** – кога има потреба, некоја мака: ~ *óн ќи-нă пубăрке кá-ќ сă-нáјде нă-т̄éсно. Сă-нăјдé-ли нă-т̄éсно, јá-т̄ј-о:-т̄ăрче уф-нáска* [ПК,2(197)].

**тéсто** n 1.'брашно измешано со вода, квасец и сол, приготвено за да се пече леб' ~ *еј Димке, Димке, јубава ми Димке!] дилми така сакиш и јас ки гу правум] ама ки те мол'ам и јазе за нешто:] ти да ми направиш бела ми пугача;] брашно ти да сејиш сус твојите клепки] тесто ти да месиш сус твојите слăзи* [ТГев(204)]; ~ *нă-Блáгувиц* (име на празник) *нă-мăлéчките мóмички им-дýпат ýшичките, дă-им-клáдат убéчки. Нă-тóо дéн мó-мичките сă-зăýчуват дă-мéсат. Дудéк мéсат мáјките им-сóл'ат шикéр уф-тéсттo. Прáвăт блáга ѝугáча* [ПК,2(23)]; **тýри пéчи** ~ *тó-ј бáница, сă-кláве мáлчко рéтко тéсто уф-типцíита и сă-зăпéчуве, сéтне пá сă-кláве ут-тéсттo, пá сă-путпéчуве и сè тăкá дур дă-сă-нăпăлне типцíита* [ПК,2(84)]; ~ *Чурéко сă-нóсе нạ-ạрмáсăнте. Сă-прáве уд-ýбуво чíсто брáшно, а уд-гóре-ј нóгу ýбуво нạшáрна ут-сáлтo тéсто. Нạмáжна-ј ус-шạ-рлáн, а сéтне-ј нạсóл'на ус-шикéр* [ПК,2(132)]; 2. 'изопшто маса, из-мешана, слична на тесто (по гус-тина)' ~ *тó:-ј вáрни, пăрцéдни думáти, гăсто, алíс тéсто, сă-клáве уф-мáнџа* (објаснување за терминот **агдá**) [ПК,2(17)].

**тета** f 1. 'сестра на мајката во однос на децата'; 2. 'постара жена; во случајот фигуративно' ~ *"éј-ми, óна ми-вíка: вăртăм пáшка, сé-чăм дăбíчка, пýшчи-ми пíле". – "Ух, мóри будăлá, му-рéкла тéта Врáна, су-шó, мóри, ќи-ти-сéче óна дăбíчкăта? Нéма ни-рăце, нéма ни-нóш, ни-бăлтíа"* [ВВ,Крон(314)].

**тетива** f 'вид жица од исплетени (усукани) црева од овца, се употребува како лак кога се дрнда памук (*бубаќ стивасајне*), а децата ја употребуваат за правење *паиди* (направа за ловење птици)'. Се приготвува на следниот начин: наесен кога се колат овци за *пастрма*, цревата се мијат во ладна вода и откако ќе се исушат ги премачкуваат со лук за да не ги јадат глувци [ТГев (361)]; во Кукушко запишавме **те-ќува** ~ *пăй:та* (примка, фак) *а-прáвме сáми. Ќи-зéмиш áдно дăрво куту купáнка и тéќува* (тетива), *ќи-нăпрáвиш двé крăснáти, тéќуфте ќи-ј óпниш, кá ќи-завлéчиш тíа крăснáтте сáми ќи-пл'ýснат, тóги сạ-фáштат пíлците* (птиците). *Пă-й:та а-курдíсуиш на-ѓýбăрто, ус-н'áа фáштат пíлци ѝу-двóриштта зíмно врéме* [ПК,2(94)].

**тéтин** m *'тó-ј мăжо нạ-сéстрăта уд-мáјкạта'* ~ *зạ-гулéмјут нишáн дујдéа пáк тóг'иска óсум дýши; свéкурут, вýјкọто на-мóмчто, тé-тинут дујдé, дéвирут (брáт-му), кýмут дујдé и дрýзи нíјни руднíни, бăрчéдăвци. Нóсаа пéчăво, рíба уф-тáва* [ВГев,М(269)]; ~ *нạ-свé-курут бухчăлăк, нạ-свекăрвата еднóшка, нạ-чтíри дéвире, нạ-сíте бухчăлăци, нạ-зóлва, нạ-чíн-му, нạ-вýјку-му, нạ-нéгувут тéтин, нạ-кýмут (по-отсăди)* [ВГев,М(269)]; ~ *тéтин ти Вáнуве прáваа сíр-ништа: áдно стáро уф-кáџи, áдно мéко сíрне кут мáсло, уф-мешíни гу-пăлнаа* [ПК,2(101)] – во контекстот се забележува како именката **сирне** која што обично останала како еднинска форма, овде се јавува со наставката **-ишта,** која што служи за образување на збирна множина: **тéтин ти Вáнуве прáваа сíрништа.**

**те́фе** n ’хемиски елемент со жолтеникава боја, сулфор (S)’ [СКук (227)].

**теферичлик** m 'убаво место со чист воздух и дрвја наоколу' – против болеста **охтика** (туберкулоза) се препорачува основно добра храна и престој, прошетки на *теферичлик* (на чист воздух). Некои болни пијат козје млеко, а некои од магарица [ТГев(228)].

**тефтер*** m ’поголема тетратка, книга во која обично се бележат сметките’ ~ *Нај-гол'а́мојут на една́ село си фа́ти гувида́р... нај-ма́лкојут оти́де на еди́н гол'а́м базирѓа́нин, са глави́ таксилда́рин, да му бере́ верисја́нта. И така́ базирѓа́нинот му купи́ еди́н ха́рин ко́н, му даде́ и тефте́рите* [V,PM(20)]; ~ *а́ма то́ј, л'у излезе́ от ко̢н'ут, заедно́ч зема́ диса́кот и тефте́рите, му даде́ хеса́пјут на господа́ро му, кату ка́к требу́ваши* [V,PM(23)] – глаголот **излезе** со значење ’се симна’ пр. од коњ; освен во егејскиот дел, го имаме констатирано и во вардарскиот, на крајниот југоисток, во подножјето на пл. Огражден ~ *излези́ сирома́хот от зла́тената гими́а и оти́де пра́ве на господа́ровата кӑшта, чини́ здра́во-жи́во сос господа́рот и му показа́ тефте́рите што ра́бота направи́л на такси́тот* [V,PM,15]; и: **тифте́р** (со редукција **е > и**) ~ *“Е попе, попе, му веле увчарут, една овца ти дадех да са чинум Св. Јуван, утре ки ти дунесум две, салде да ма избришиш уд тоа тифтер и да си устанум пак Стујан. Што ми трабуве толко ќар, јас сум сирумах чувек!”* [ТГев(27)]; ~ *му-риче́ кади́ја на Стратин-о́џа: “Даи́диш Стратин-о́џа, до́ма-ми да ми-прика́живаш”. То́га му-ве́ли Стратин-о́ џа на-кади́ја: “Пу́шти-ми мӑската да-това́рам тифте́рјите-ми”* [ВСол,К(271)] – во контекстот има очигледни нерегуларности во употребата на членот, што сигурно не би ги допуштил некој на кого мајчин јазик му е македонскиот: **му-риче́ кади́ја на Стратин-о́џа... то́ва му-ве́ли Стратин-о́џа на кади́ја** - и навистина запишувачот на приказната е Србин (М. Вукчевиќ).

**тефтер-баша** m 'човек што оди со *русалиите* и бележи колку пари имаат добиено и колку потрошено'. Додека *русалиите* играат во дворот *тефтер-башата, питропот* и еден *русалија* одат до вратата и откако со нож ќе *нарежат* крст над вратата, влегуваат внатре, еден го подава *дискосот* и домаќинот става пари внатре [ТГев(224)].

**техна́** f ’тишина, спокојство, самоќа’ [СКук(337)].

**те́че** impf 1.‘кога нешто што е во течна состојба ќе почне само од себе да се придвижува по надолна површина’ ~ *ка́мино ре́кӑл: “Убва бі́стра во́јчка си-те́че врӑз-ме́н ту́ка, а́рно ме́-ј, нӑ-мо́жум а́с нӑ-те́п бӑлтіа дӑ-ти-са́бум”* [ВКук,Иц(291)]; ~ *де́тто ре́кӑл нӑ-во́ота: “Во́до, а́ј изно́сјоо то́ ка́мино”. “Е-е, ре́кӑл, сја́а ми́рно си-те́чум, ќи-до́м нӑ-те́п ка́мине ти-вле́чум, не́ и́дум”* [ВКук,Иц(291)]; ~ *“не ми е жал от* (пишува 'ат') *ти мен ма лажа] тук ми е жал оти не ми кажа] тук ме лажа ду девит гудини] ти ме тира уд Дунав за вода] а јас не знам Дунав дека тече”] Јутат иде шајка шимширова] јуф шајка си пиле пузлатено* [ТГев(199)]; ~ *де́тто о-фати́ очубо́л'* (болест на очите), *ка́ му-сӑ-зӑлипи́ли о́чте, ка́ му-пуџӑрвине́ли, сӑлѕи му-те́чат,*

*нă-мóш дă-пуглéдне* [ПК,2(82)]; ~ *Лисúцта ă-грăбнáла тáвта и сj-ă-истурúла кáшта врăз нé:. И вăлко ă-стигнáл и а дă-сă–фăрле врăз нé:, и óна фăтúла дă-óхке. "Шó-те-j, мурú кýмо лúсо?" – "Вудничáро м-jă-скăпá глáвта дă-ми-тéче мóзуко"* [ВКук,П(286)]; 2. 'трча' ~ *влези в харамиjските удаи та и собрал сичките руба, што имаха, ги запали нетре на одаjата да горjат; jа харамиjиту, кату видеха вогинот, текоха да видjат* [V,PM(174)]; 3. изр.: **пá-рта тéче куту вóда** (во голем дел од градските семејства во кои потребите се задоволуваат главно преку пазар, парите многу бргу се трошат) [ПК,2(188)]; **берикет да тече** (= годината да биде родна) – на празникот *Вудици* тој што прв ќе отиде на чешмата, пред да налие вода, во водата ќе фрли по малку жито од сите видови што ги донел од дома и ќе рече: *"Госпуд да даде воjа гудина берикетут куту вода да тече; да извире и ич* (никако) *да не свріше"* [ТГев(24)]; **áк нé тéче, ќи кáпе** (= ако нема многу, ќе има малку – тој израз често го употребуваат занаетчиите) [ПК,2(151)]; **лúкте мутéчат** (= се кажува кога некој има голем мерак по нешто, пр. по јадење, по пиење, но и пошироко) ~ *вúj* (види) *кá гă-глéде, лúкте мутéчат* [ПК,2(174)].

**тéшка** adj(f) 'жена што носи плод во утробата, бремена' – кога жената ќе го изгуби својот *ред* или *време*, тогаш знае дека останала *трудна* или *туварена* или *тешка* [ТГев (103)]; ~ *Он, как зема кубилата га товари две кила. Калитата му тебдил са чини, гу виде вjахнат на врăх товаро. Кубилата, што била тешка, на пăтjу метнала, и тоjнака излези та гу зема жрjапчиту* [V,PM (94)] – во контекстот, а и на други места глаголот **излези** се јавува со значење: 'се симна'; ~ *млóгу беши богат,... али понéже Господ не му дадé чéду, и за товá млóгу си мóлиши на Бога... и от млóготу мóлени Гóспод дочу нéговата мóлба и му дадé: жéната му останáла тéшка* [V,PM(7)]; ~ *дéтто трăгнá нă-гурбéт. Ут-дéн нă-дéн мóмта се-усéште. Слугúните вúкат: "Цáрскăта мóма тéшка". Ут-чувéк нă-чувéк нă-бăштá-j се-чý. "Аку-j тéшка, вúке цáрут, ки-а-зăкóл'ум"* [ВКук(282)]; ~ *жéнта кá-j тéшка ашăрдúсуве* (= има непријатно чувство, особено во првите месеци, со нагон за повраќање) [ПК,2(21)]. Состојбата на бременост кај животните се изразува со други називи, сп.: овцата е **сјагна,** козата е **скозна,** *бишката* (свињата) е **спрасна** итн.

**тéшко** adv 1. 'мачно, жално' ~ *виде ли другиот стар, што идиш и ми велиши: блазе ги ониа, што са родиха, и тешку на ониа, што умрјаха* [V,MP, 84]; ~ *на тóа врéми, кá му дујдé Исус на Капернáум, му утúшал идéн јузбашúја кăд нéго, сă мóлиши на нéго ем вéлиши: Афéндо дéтито ми лéжи уф кýќата фатéн, и нóго сă мăчи тéшко* [M,VK (259)]; ~ *дојдé идéн човéк на Исус, му сă пуклунú на нéгу, да му ричé: Афендо, прóсти ми на дéтито мóј, óти гу фáќат, и пáѓи дóло, тéшко сạ мăчи* [M,VK(267)]; 2.'многу силно' ~ *нéкугаш уф-грáдо Дóјрạн живạ́јале мăш и жéна. Тú: имáле двé дéца – Ивáн и Тúна. Кá имáл Ивáн дéсạт гудúни, а Тúна сéдạм, мáјка-им тéшко сạ-рạзбулéла и умрéла* [ВДој(276)]; ~ *ама Гóспот позná нéговата клевéта, и затовá на средјá пăтју си заоблачú небé-*

*ту, вати тéшко да грамѝ и да лъ̆ска. Та́му на пъ̆тјут фарлѝ Гóспот ка́мин от небéту* [V,PM (16)]; 3. 'напорно' ~ *Кушáрăта билá дạлéч извъ̆н сéлуту. Мăжӂ ја́хнăл кóнчјăту, пăк-женъ̆тạ сạ-кáчилạ на кубѝлатạ И двéт'ạ билѝ трýдни. Пу-пъ̆т'ạ кóнчјăту сạ-умурѝло и кáзăлу нạ-ма́јкạ-си чи-му-јạ-мнóгу тéшку* [ВДр,ГБ(331)]; 4. изр.: **му падна́ тéшко** (= се навреди) ~ *видé та́му идéн човéк шо нé бéши примин́éт да лѝчи за сфа́дба. Да му вéли на нéгу: Пријáтил, кáк си дујдé тýка, шо немáл си рýба за сфа́дба? Па óн му паднá тéшку* [MV,K(270)] – во изразот се забележува нерегуларност во употреба на заменските форми, имено номинативната форна **он** се јавува во служба на датив; сп.: **óн му падна́ тéшку** (наместо: 'нему му падна...').

**тешковит** adj 'незгоден, со тежок карактер' ~ *му гувóри Афéндот да му ричé: А лóшо измекáр и тешковѝт, ми пузнаја́ ти на мéн шо жнѝјам дéка нé сија́х, и приберýам дéка нé сạм да́л; требýаши и ти да гу да́диш на сарáфити мóјто злáто* [M,VK(271)].

**тешкутѝӑ*** f 'мака, страдање' ~ *пóвике тешкутѝ·та кóј гă-тéгле* [ПДој (137)]; ~ *ѝмум нóг̄о т̄ишкут̄ѝј, нóг̄о мӑки, ќи-ми-п̄ýкне жӑлчкӑт̄а уд-мӑка* [ПК,2(201)].

**тѝ· (тѝи)** pron — лич. зам. за 3 л. мн. 'тие' ~ *Дрýгạта: "Кá ки-пурáсне, тó· шó-ј дóјдăн ма́ш дạ-ј-бѝде". Трéтта па рạчéла: "Уф-гулéм грáд д-óде". Ут-та́м стạна́ле тѝ·, си-уддéле* [ВДој(277)]; и: **тија** ~ *ца́рут вѝке: "Кáк? Мóјта мóма вóнка нé излéзе и тувá да̀-ста́не!" И вѝкăт двá цинл'áта, кăчýва-га уф-пăјтóнут, дă-га-уткáрат та́му, дéк нé пéăт пéтли; ѝмто дă-нé-ј чýăт. И зѝмат-га тѝја, уткáрвăт ду-аднó мéсто* [ВКук(280)]; ~ *ќе се опáше пóјас и прéгạч сọ-алтъ̆н'е; тýри на-рӑците грѝмни стрéбрени, – тѝја ги-кажýваме кóлби; ѝма грѝмни от мéда* [ВЕв,Бар(301)]; – во текстот се среќаваат 2 посебности: едната лексичка, присуство на архаизмот **мед** 'бакар', сп. стсл. **мѣдь**, рус. *медь;* втората посебност е граматичка: употреба на номинативната, наместо формата за директен предмет – **тија ги-кажуваме колби** (наместо: 'нив ги кажуваме'); истиов случај се јавува и во следниот контекст: ~ *Со-тъ̆панут и со-свѝрците ќе-óдạт. Ка ќе-а-зéвạт мóмạта, ќе-ја́дạт, ќе-пѝјạт. Тóгај мóмạта ќе-и-дарýва тѝја* [ВЕв,Бар(301)] (наместо: 'ќе-и-дару́ва нив').

**тиа́тро** n 1. 'зграда каде што се одржуваат претстави – театар' ~ *бѝме нă-тиáтро;* 2. 'театарска претстава' ~ *глидáме тиáтро вáадин;* 3. изр.: **зạ-тиа́тро нạ-л'ýјто** (луѓето) **сте га́аре** (= за подбив сте, без почит) [ПК,2(112)].

**тѝва*** impf (< 'отива') 'заминува, оди' ~ *земáл сос нéгу и хизмиќарот му, вјáхнали на бъ̆рзи кóнци да пóдат на чýзда зéмја далéчна. Цифаирџѝата ѝмаши едѝн хáрин таибиéт: л'у кoгá да тѝваши на н'áкоја трăговѝа, ки си прóстиши сос тајфáта му* [V,PM,26 ]; ~ *и кату тѝваха двáта, хизмиќáрот сѐ глéдаши да нáјди н'áкој скрѝшно мјáсту да гу утéпи, да гу уклъ̆ви господáрот му* [V,PM,26-27].

**тѝво** interj 'извик за бркање куче' [СКук(337)].

**тига́ве** impf 'одлага, одложува' (сп. 'тегне, развлекува') ~ *нóго а-тигáве рӑбóтта, кóј знáа ќа·-бѝде ли* [ПК, 2(112)].

**тига́чка** f ’дел од разбојот, дрвото со кое се стега или олабавува основата при ткаењето’ (изведено од гл. **тегне** – со редукција), се користи паралелно со **пуврăта́ло** [ДК,Емб(104)].

**тигоба** (< *тегоба* – со редукција) f 'мака, духовна тежина' ~ *“Што са вија Ристосуви мăки, што са вија тигоби!? Чиј са вија толко греуве; зарди кого толко са мăче? Вaја душа не је толко гришувана, вaја душа није за такви мăки!”* [ТГев(284)].

**ти́де*** pf ‘замина, отиде’ ~ *Чéка кадúја днó дéн, двá да хóди Стратин-оца да-чúнат лáф – нéма нúшчо! Тóва кадúја пуштú да-му-вúкнат Стрá-тин-óца. Кáк тúдаха, да-трупнáха на-пóртата, Стратин-óца се-правú мóма* [ВСол,К(288)]; ~ *“Кój трóпа на пóртата? ” – “Кăде тáтко-ти?” – Тáтко-ми не-ј дéва, тúди да бéре од тăрн сăме да сăје* [ВСол,К(288)]; ~ *тúја ч'ин'úха млú-уо пш'ин'úца и тúди да-го-милé да-си-ч'úн'и брáш'но* [Вог,Бал(343)]; ~ *гу најдóа џифаирџúата на пăтју утéпан, гу познáли, гу зарúли, пóсле тúдоа на конáкут, дадели хабáр на пашáта. Пýсна пашата л'ýди да тéрат кој гу утепá. Когá си научи женáта му и децáта му, тúдаа и тé на пашáта* [V,PM,27] – в. **тива**.

**тижáва** f ’мака, тешкотија’ ~ *и раштá сăта Галилéа Исус да прикажýваше кăт са бéрија и си лекýваши сéкој бóл’ка и сéкуј тижáва на л’ýдите* [M,VK(259)] – в. **тигоба**.

**тизѓáх*** m 1. ‘работна маса во дуќан’ ~ *И вăрвăт си хóра нă-гóре, нă-дóле, пúăт, јáăт, нé плáштăт, сáмо прúкăски нă-чурбаџúјата му-кăжýвăт. Чурбаџúјата нé-ј нă-тиз-ѓáут. Тó се уддéлно, уф-дрýга стáа* [ВКук(283)]; 2. ’наредени штици, обично покрај ѕид, каде што се оставаат алатките, плочите’, пр. во ковачка работилница: ~ *нарéди-ј плóчите на-тизѓáо* [ПК,2(112)]; 3. во Ник(Дој) ’наковално’ [ПДој(121)].

**тиква** f, bot. 1. 'едногодишно растение, дава големи плодови од неколку кгр., од неа се вари слатко (во дијалектот: 'благо'), но исто така се пече и се јаде' ~ *стáмбулка-ј тúква зă-пéчне, óна-ј бéла, úма кут дилúме, дилúме* (сами од себе ограничени делови од целоста), *нóго-ј блáга* [ПК,2(86)]; ~ *плăскăтýрник еј јáдне ус-нăриндúсăна тúква,* (сторена на ситно со помош на домашна направа – неренде) *јáјца, млéко и шиќéр, пéчно уф-фýрна* [ПК,2(86)]; сп. називи на производи добиени од тиква: *'благо' – риндусана тиква, сус пикмез варена,* посолена со печен сусам; *рацел'* (= парчиња тиква што пред да се варат се ставаат во вода со вар); во Гевгелиско освен од *тиква* се варат повеќе видови слатка пр. од *суви смокви,* од кори од лубеница *(сус пикмез варени),* и др. [ТГев(89)]; сп. уште: *...нă тúă ут кóрăта шо сă уд лубăнúца, ут тúква* [ПДој(123)]; 2. реј. ’глава’ ~ *нăýчи иднó пóјке уд-нéго, ма нé-му кăжýва. Кă-сă-нăдујдóа читир-дéситте дéна, дéуто “Оф” вúкна. Излéзи – “Нá ти-гу вó:* **ýчи, ýчи – тúква бýчи!** *У врáгут д-óјш су-сè нéго!”, вéле* [ДК,Рам(141)].

**тиквáрка** f, zool. ’птица со жолти нердуви’ [ПДој,Ник(126)].

**тиквишки*** adj 1. 'нешто што се однесува на регијата Тиквеш'; 2. изр.: **тиквишка пугача** 'бело, црвено, убаво лице' ~ *мома вода пије, мале, грло ји билеје] грлото ји било, мале, куту остра сабја] устата ји била, мале, чаша фикијова] лицето*

*ји било, мале, тиквишка пугача* [ТГев(53)]; ~ *кинисала мома, ле ѕаним] за вода да јоде, вода да налије] уд новата чешма, нова ем шарена] глава да измије, ле ѕаним] лице да измије, ле ѕаним] лице, бело лице] тиквишка пугача* [ТГев(196)].

**тиквиќк** m 1. 'јадење од тиква, вид пита' [ТГев(476)]; ~ *íма гóл тиквиниќ* (од страната нема здебелен крај *крашник*), *и тиквиниќ ус-крáшник. Тóо јáдне сă-прáве ус-тúква, јáјца, шикéр и млéко, сéтне* (потоа) *сă-пéче* [ПК,2(112)]; 2. fig. 'погрден збор за размазано дете' – на таквото дете му викаат *галиник*, односно: *галиник-тиквиник* [ТГев(130)].

**ти́ки** part – за потсилување ~ *кăжýве: "Јáс ќи-тă-дăржум дур дă дóе тáтко. Кă ќи-дóе ќ-тă пýштум. Дă гу-нăпрáвиш нạ пăрчúјна". И му кăжýве нạ-тáтку-му: "Јáс ќи гу-дăржум, тú éл гу-зáкули" (óн нé знáе, óти сúн мо е тúки)* [И,Гг (115)] – во контекстот е регистрирана една понапредната фаза во извлекувањето на кратката заменска форма пред глаголот (што до скоро се третираше за особеност на западното наречје), специфичност е тоа дека извлекувањето е присутно и во формите на императивот: **јáс ќи гу-дăржум, тú éл гу-зáкули**, што не се среќава на запад.

**тикúне** impf – в. **тикнýве** ~ *цéл мéсиц кá-ј квакнáл, нé му-тикúне да-с-óде* [ПК,2(57)]; ~ *т̄ạкá му-иде лáфут̄, си-п̄рáвме маабéт̄ зạ-т̄óо, зạ-унóо и нạ-аднóш му-т̄икúне, сј-уддé, мạ-уст̄авú нạ-п̄ăт̄ут̄ сáм* [ПК,2(199)].

**тикла*** f 'плоча, капак' ~ *замрăкнува вăв една гóра. Хýбуу ма дума: "Ја ше спа тук – казва – в горăта. Дé ше вăрва, казва, ше спă в горăта". И, под ено дăрво, лéгнува там. Гледа – четирисе души хора, вăрв'ат. Отјуват на една тúкла, че казват: "Ач аврам!" Тиклăта дúгнува са* [ВДр,Кал(333)]; ~ *сл'áва, нарáн'ува ги, напăл'н'а ги в чувáл, парите. Напăл'н'а ги в чувал и отива на тúклата: "Ач аврáм, капá аврáм". Оназ тикла – дигни се, дигни се, похлупи са, похлупи са* [ВДр,Кал(334); сп. top. **Ти́клата** 'планински гребен со карпи' во околината на с. Клепушна, Зилјаховско; Ј. Иванов наведува од лат. tegula 'плоча за покрив' [ЈИ,Ми… (204)].

**тикми́л'**[1] adj 'готов, комплетен' ~ *гă-стукмúл, тикмúл' гă-нăпрăвúл* [ПДој, Ник(134)]; ~ *имáло типóла, сă-кă-чúл нă-типóлта. А пă вéчăрта сă-субирáли тáмка ѓáвул'то… трéтио кăжáл: "Јáс, една вуденúца прáвăт, сăта-ј нăпрáвăна тикмúл', сáмо не-им дáвум дă- зăвăрте"* [ПДој,Ник(166)]; кај Саќов од Кукуш: 'тоа што е во исправна состојба, спремно, што функционира' ~ *сúчко е тикмúл'* [СКук(337)].

**тикмилј**[2] adv 'сосема' ~ *За ва работа јас имах умут да се зафатам оше прăвнјут пăт, коа кинисах за патриата ми на 1898. Рабојтте така терсене дујдеа, уд мојта сакачка* (желба) *ништо не испадна, ами трибувише тикмил' да не си клам на умут* [МЕ,Р(69)]; ~ *кој уд удилјувајнту уд кăд ветăрут* (северот), *кој уд кумшилăкут и алăш-веришут су Гăрците уд угрислăнца и југут, кој ут бидејнту пу гăрцка пувелја ув стредните векове, кој уд гăрцката цăрква… тикмилј сă изгăрчија…*

**тикнифéс** m 'тој што зборува со високи тонови, односно кива и кашла' ~ *пуштúл глáс кут тикнифéс* [ПК,2(112)].

**тикнуве** impf 'се сеќава' ~ *сидна лудо на мијани,] јаде, пије, Бога моле:] "Дај ми Боже јас што сакум] јас што сакум, ем што мисл'ум] дејна мисл'ум, ноќа сонум] на вичери ми тикнуве"* [ТГев,368]; ~ *му-ве́ле нă-ста́пу: "За́шчо не́ истéра крáвите дă-пáсăт? За́шчо не и нăрáни кукóшките? За́шчо вóда нé нăпăлни? За́шчо рýчук нé нăпрáј? Сéга, му-вéле, дă-знáш: ќи-тă-скăршăм уд-нă-жéнта-ми гăзу."* *Тá зил'áва жена. Нé му-тикнýва* [ДК,Палј(124)].

**тил** m 1. 'задниот дел од вратот и од главата' ~ *фáти змúјăта дă-вúка: "Амáн, óф, úзвај-мă!" И вó кýтре шó прáве: ă-пýшта гáгăта шу-фăштáше óфци, ă-пýшта у-кăпúнта д-ă-извáе змúјта. И змúјăта сă-зăфáти пу-гáгăта, пу-гáгăта, му-сă-сфú нă-тúлут* [ВКај,Бош(325)]; ~ *"Јáс ă-извáду вá: змúјăта уд-óгнут; и ă-пýшти* (пишува 'пишти'?) *гáгăта и пу-гáгăта, ми-сă-сфú нă-тилут, óкуто сáка дă-ми-гу-извáе. Дáли у-прáво е?" Лисúцта му-вéле: "Јáс мóжăм дă-сýдăм, áма дă-сă-удвúе ут-тúлут"* [ВКај,Бош(325)]; ~ *и нă-трéтјут пăт, кóга сă-вăрнýва, му-вéле: "Пăрво зéвăј бáлтăкут, ýдри-ми тýка у-тúлут, пá сéтне дă-си-óдиш дóма". И тó дéтто му-вéле:"Ако тă-ýдрăм ќи-тă-зăкóл'ăм". – "Нé бéри гáјле, тú!, му-вéле. Ако"* [ДК,Бир(150)]; ~ *гу-пúтăт тó: вóлут: "Елăј, мóре вóл!" – му-вéл'ăт. "Вá: змúјта јáс ă-извáду уд-óгнут, а сéга, вúди, сфиéна нă-тúлут, сáка дă-ми-гу-извáде óкуто. Дáли у-прáво-е?"* [ВКај,Бош(325)] – во контекстот вокатив се изразува со номинатив: **гу-пи́тăт тó: вóлут: "Елăј, мóре вóл!"**; 2. изр.: **и́ма óчи и нă- ти́ло** (= се кажува за некој со голема итрина и снаодливост) ~ *сигáшните дéца úмат óчи и нă-тúло, óј* (оди, обиди се) *д-излăјш* [ПК,2(166)]; **кá-ќ си-ви́дум ти́ло** ~ *ќи-га-зúме* (за жена) *кá-ќ си-вúдум тúло* (зн.: 'никогаш') [ПК,2(169)].

**тили́чка** (< **теличка**, со редукција) f 'малото од крава, јуница' [ДК, Емб(104)].

**тил'мé** n 1.'сосема пресно сирење во кое нема ставено сол' ~ *кăде нас нúă сáмо óбично прáвăме, óбично сúрне, úнăче кăшкăвáл, тăквú рăбóти нé знáјме дă-прáвăме. Гу-клáвăме уф-сăлăмýра. Тил'мé гу-вúкăме óште кá нé-ј цéдăно. Пóсле ки-стáне стáро сúрне* [ПДој (156)]; 2 'млеко потквасено само од себе'.

**тил'фуни́са*** pf 'прати телефонска порака' ~ *нáм дур-дă-сă-нăјáдне дóјди рéјзут. Му-бéге. Ми, сá: нúе шó ки-прáјне? Му-вéл'ăм: ки-óјте нă-тилифóнут, ки-пýштте дă-дóјде шéрза, дă-тă-зéве. Утúшле ду-дóлнăта мáала у дујќáнут, тáм си тил'фунисáле* [ВМег,Цăр(319)].

**тимáре** impf 'одржува добиток во уредна состојба: го мие, го чешла, го чисти' [СКук(337)]; fig. (за човек) ~ *тáа млáта снáа нóго о-тимáре стáрјо* (= се грижи за стариот, му угодува); сп. уште: *úч н'óо* (< не го) *тимáре* (= не му обрнува внимание) [ПК,2(112)].

**тими́а** f 'почит' – в. **тимина́** ~*Исус ричé: Да нé утéпаш, да нé бăркаш су дрýга жéна, да нé крáдиш, да нé чúниш испáт на крúво; да úмаш тимúа на тáтко ти и на мáјка ти* [MV,K(268)]; ~ *óти Човéшнуо Сúн нé си дóшąл да му рабóтат, тукý да рабóти, и да си дáди негoвáта дýша зáрди нóгу и за сúти л'ýди, да устáни здрáв и закóн и тимúа на нéгу* [MV,K(286)].

**тимина́** f 'поклон' [И,Гг(129)]; ~ *сă-кă-чýвăт гóре нą кунáкут. Да гу-дúгнăт*

*пирдéто виќе – пá не кăжу́ве, туку миѓу нóјзте на чурбаџúата испáѓе прăт цáрут. Му-прáве ąднá тимuнá и му-кăжу́ве* [И,Гг(111)].

**тимину́га** f , bot. – в. **тимину́шка** ~ *га-íма пу-трáпуфте* (меѓите), *мą-лéчка-ј, нúско рą́сте, úма у́бuвu, мирuзлúвu кúткички* [ПК,2(112)]; ~ *сăкăзлú·та мăлóка-ј кúтка, цăфте бéло, рóзуво, цăрвéно, кут-тимu-ну́га-ј; сă-лóзе* [ПК,2(101)].

**тимину́шка** f , bot., Viola odorata ’темјанушка’ ~ *пóл'то-ј синáва* (место каде што доминира сината боја) *ут-тимuну́шки* [ПК,2(101)].

**тимисáн** adj ’почитуван, благословен’ ~ *и Исус ричé на нúх: Пруфúтин нé тимисáн нúкден нéма, úми уф сéлото нéгуву и уф ку́ќата му. Да нé си чинúл тáмо нóго чу́дби, зáто немáли вéра* [MV,K(296)].

**тимишúло** n ’предмет со магиска моќ, брани од несреќа – талисман’ – суеверие [СКук(337)].

**тимјан** m ’вид смола што кога ќе се запали испушта пријатен мирис, со *тимјанут* свештеникот ги прекадува умрените’ ~ *викнаја дванајсет попа] грмнаја толко калуѓера] си запалија бели свеќи] си замириса смирна тимјан] викнаја сите да плакат* [ТГев(213)]; ~ *му дујдé врéмито да флéзи уф прóскомидúата кату́ как имáл адéт накри Бóга; на саáтут на прóскомидúата, сă угудú да тимиатúса, кá флéгąл на Господúново валтáр. Да сúти л'у́ди шо бúле са мóлuа вóнка на саáтут шо ки испáднuши тим-нјáнут* [MV,K(321)]; ~ *нá оновá брјáст дојдóха еднúа бизирѓáни сóс четирúјси товáра нéшто тимјáн и вóсок, под сéнката разтовáриха и седнáли да почúнат* [V,PM,126]; и: **тимен** ~ *прăмăтă·рто, уддувáле нă-пăзáр, óни ричéле ди-ј-трăси уд-гóре и избăгáле. Устăвúле сúч-ко тáмка. Ут-тáм тúă сă-свă-лúле, двýјцăта брáтја. Е, сја· то· гулéмио брáт зéл тúă пó-áрни шéăве, а то· Лу́·то, мăлéчкио, сá-мо тимéн зéл* [ПДој,Ник(162)]; ~ *сáборо* (антидепресивно средство, се користел во минатото) *сă-прудáве уф-аптéкте, óн-еј кути-тимéн, зрăнцта, зрăнцта. Си-гăлтниш аднó-двéчки дă-вúјш кáк щé-ј поáрно, нé сă-нăрвúриш* [ПК,2(100)];– во контекстот има пример за перфективен презент, појава непозната во македонскиот стандард: **си-гăлтниш аднó-двéчки**; ~ *ут-тáмка, кá сă-свăлúле, уддéле нă-една гóричка и гу-зăпăлúли то· тимéно. А-пă нă-Гóспо гу-булéл зă-бо, уддéл, си-путкăдúл зăбо, му-уздăрвéл* [ПДој,Ник(162)]; односно: **тăмјáн** ~ *Ејн дéн пупăдúąта и кумшúąта решúле дă-сă-вéнчăт без дă-усéте пóпут. Пупăдúąта сă-уб-лéчăве уф-бéл нивистúнски фустáн. Пóпут пучну́ве дă пé·, пé· и уф-нéа глéа. Ричéл: "Чăкáјте мáлце дă-óдăм ду-дóма, си-гу-зăбрăвúх тăмјáнут"* [ВГев,Ѓав(274)]; 2. изр.: **бéге алúс ѓáвул ут-тимéн** ~ *кá-ќ мă-вúде бéге алúс ѓáвул ут-ти-мéн, óт ме-ј бурчлúа* (должник) [ПК,2(154)]; клетва: ~ **зă-тимéн и свéшти дă-ј дáде** (набргу да дочека смрт, парите да ги даде за темјан и свеќи) [ПК,2(165)].

**Тимјáнска Нúва** top. ’ниви крај реката до с. Белотинци, Драмско’; Ј. Иванов називот го објаснува од стсл. тимѣно, тимѣнє = тина (сп. тиња ’ситна земја, нанос од река’) [ЈИ, Ми...(204)].

**тимнјатúса** pf ’кога свештеникот ќе прекади со темјан’ ~ *нăли идéн дéн уф валтáрут ки литургúсаши кату́ такшу́т шо имáле крă Бóга, кату́*

*как му бéши закóн на ефимерúу, дујдé сáатут да тимнјатúса, ка флизé на Господúноф валтáрут* [MV,K(294)]; ~ *éту и тú да бúдиш нéм* (во изворот пишува 'мем'), *да нé мóжиш да зборýваш, дýри на тáа дéн шо ки сă чúнат вúи; зáшто нé си верувáл мóити лáфови, шо ки сă стóрат на врéмито шо ки идéл. Па л'ýдито шо бúле нáдвор да гу чéкаа на Захáриа да испáдни да му тимнјатúса* [MV,K(321)] – во контекстот директниот предмет е придружен со предлогот **на** *(гу чéкаа на Захáриа)*, специфичност која во Историската граматика од Конески се објаснува како влијание од влашките говори; ~ *му дујдé врéмито да флéзи уф проскомидúата катý как имáл адéт накри Бóга; на саáтут на проскомидúата, сă угудú да тимнјатúса, кá флéгал на Господúново валтáр* [MV,K(321)].

**тимни́к** m – в. **тимни́ца** ~ *зăшó сéјте уф-тóо тимнúк, шó нé зaпал'уфте лáмбата ?* [ПК,2(112)].

**тимнина*** f– в. **тимни́ца** ~ *сритех мома, мале, јуф тимнини] јуф фрулини] ја и ричех, мале дубрувечар] малој моме!] она не ми риче, мале, дај Бу-добро] дај Бу-добро* (< дај Бог добро) [ТГев(50)]; ~ *вујнáта кóа бидé ув Гивгилúа, јáс бăх уф Сóлун. Јас бигáх на сăбáлинта. Утúăх а вѓанáх машúнта (мáкинта), си утúăх пáк на Сóлун. Испaднáа – зaмăркнáло, тимнúнта* [И,Гг(121)].

**тимни́ца*** f 'кога е мрачно, кога не се гледа' ~ *На-измикáро, на-тавá дéтто, мó-ј мăка óти óде на-сирмáшките да-убéраве. И-такá, гáздата си-вачарáл, а óн удúл у-тимнúцата гу-уждирáл пу-áјн шамáр* [ВДој,Н(278)]; ~ *Ут-пăтóно фăтú дă-пýка.. И утвурúја óгин. И óн ут-нáзут, врăтнúчки úмăт кýќите сéлцки, испáјѓа. Гу-рăнúја уф-нóгăта, áрно áма мăтно врéме, тимнúца. Си-избигá* [ВЕв(299)]; ~ *лјýди шо си наóѓат на темнúца видéле гулéм вúдело, и тúи шо седéле уф сéлото, и умрéнити дýши, угриá вúделот на нúх. И тóга зафатú Исус да кажýва* [MV,K (309)]; сп. **рóк тимни́ца** (кога е сосема темно и ништо не се гледа "како во рог").

**ти́на** f 'кал од ситен речен нанос' ~ *кá-ќ сă-исýше тúнта станýва мúл'*; сп.: *рúпте мирúсăт нă-тúна; вóта мирúсе на-тúна, нă-мúл'* [ПК,2(112)].

**Ти́на** - ж. лич. име запишано во Дојранско ~ *нéкугаш уф-грáдо Дóјран живаја́ле мăш и жéна. Тúи имáле двé дéца – Ивáн и Тúна* [ВДој(276)].

**ти́нака** pron 'лич. зам. за 2 л. ед. – **ти**' ~ *му вéли: "а брé сúнку... сегá ти порăчувам: éту тóлко пари ти остáвам, толку стока,ниви, лозјá, бахчи, кăшти, олови и другу, што úмам фрéт, тúнака ки ги повéлиш"* [V,PM(7)]; ~ *му вели: "сúнку, тéзи дивóјки нé са за тéбика; л'у когá сáкаш тúнака л'ýба, јáзе да ти нáјдам; éла по мéника"* [V,PM,9]; ~ *тогáс Кýлуф отговори и му вéли: "амáн, човéче, тинака, што си дошéл тука, да ти пúтам: тýка, што излéзох јáзе, кáк са именýва товá грáт?"* [V,PM(8)]; ~ *му вéли бáбата на нéгу: "пóстој тýка тúнака! Јазе ки извáдем жéнски дрéхи да си примéниш, ча нúа úмами зáкон: мăш човек не клáвами нéтри аф товá конáк. Ама тúнака, зашто си харин јунáк, ке ти зéмам нéтри"* [V,PM,9].

**тиники́ја** f 1.'сад од плех, обично во четвороаголна форма, фабрички изработена' ~ *óди Мúцо, зéва ăднó*

*мăга́ре, тува́ра ăдно́ ки́ло и по́л ичуме́н, туру́ва нă-те́милито ут-згра́ăта и гăзија адна́ тиникија, му-клăде́ о́гинчито, гу-зăпăли́, из-гуре́* [ВЕв(296)]; 2. изр.: **тиникӣј чу́каа пу н'а́а, ка́ сă мăжи́** (= ја исмејуваа бидејќи како девојка била неморална) [ПК,2(199)].

**тиникӣјно** adj, n 'направено од плех *(тиникија),* во случајот: **гăсени́к** – 'кандило' ~ *гăсени́кот тиникијно-ј, уфнăтре и́ма га́с* (газија); *ус-не́го си-све́тме ка́ о́дме уф-шта́лто, прă-дуби́цте* [ПК,2(37)].

**тинке** impf 'се слуша, одекнува лесен шум' – кога се прави куќа некои домаќини во ѕидовите вградуваат стомни и бардиња за да одекнува кога се зборува в куќи, *да тинке кути црква* [ТГев(296)].

**Тинка** – женско лично име запишано во Гевгелиско [ТГев(114)].

**Тиохар** – машко лично име запишано во Гевгелиско [ТГев(114)].

**типција** (и: **типции**) f 'плиток бакарен сад во кој се пече леб, месо или друго' ~ *мăса́л'* (и: *миса́л'*) *сă тка́ни кăрпи, ти́ă сă две́ ди́пли, сущи́јни пу еди́н ме́тăр. Кла́вăт уф-нăтре ле́п, сăл'а́не си но́сăт нă ни́вăта типци́и, а́ку но́сăт рăчо́к* [ПДој (135)]; ~ *сă-ре́дăт ко́рте, се́каа ко́ра сă-пупăрске ус-си́рне, ма́с и ја́јца, за́адно рăзмăтни. Тăка́ сă-ре́де пăлна типци́а, сă-пе́че уф-што́ро, мо́ш и пуд-вăршни́к* [ПК,2(22)]; – кога е празник *уф типциа сă* печат овие работи: *рибник, печуво (уф типција пуд вршник пичено месо), баница,* а од јадењата: *кисала чорба сус јајце, сарма сус месо, или ќуфте сус кисала каша, јанија, пилаф, алва* [ТГев(208)]. **ту́ри пе́чи** ~ *то́-ј ба́ница, сă-кла́ве ма́лчко ре́тко те́сто уф-типци́ита и сă-зăпе́чуве, се́тне па́ сă-кла́ве ут-те́стто, па́ сă-путпе́чуве и сѐ тăка́ дур дă-сă-нăпăлне типци́ита* [ПК,2 (84)]; сп. обичај: – **џамаларите** секој ги дочекува со радост. Сите им даваат жито, само да бидат добро благословени. *Џамаларот, обично тој што оди со коњ или со магаре и така собира жито, благословува: "Госпуд да ти даде колко типцији* (во кои носат жито) *толко жени* (ако дарува маж)". Ако ги дарува жена ќе и кажат: *"Колко типцији – толко мăжи"* (при што сите се смеат) [ТГев(343)].

**типăра** adv 'допрва, потоа, дури сега' ~ *"туку на ти това кесе и това кепе, дар од меника". Типăра стана детету, му вели на старио: "харну, деду, ми ги даваш тиа шеови на меника, ами да ти питам, што да га чинам?"* [V,РМ(33]; ~ *ахтаринот, му вели: "синку, јазе сам да ти отнесам дур тамука!" Пак тојнака му вели: "не сакам да ми отнесиш дур тамука, стига да ми кажиш сокакут, јазе типăра сам утивам"* [V,РМ(34]; ~ *виде, паравиде Мајдон, рече сос умо си: "от типăра веки ке да живувам, туку ади нека станам да ида сос времето ми"* [V,РМ(74]; ~ *авциомпа, кату чу така, му одрјави на царјут: "молим ти, царју, да ида дур на дома ми, та типăра ке да дојдам да ти кажа"* [V,РМ(42].

**тира́нти** pl. 'трегери' (дел од облеката) [ПДој,Ник(136)]; ~ *ус-ни́х си-ј зака́чуват пăнтало́нте де́чкăта да-не́им па́ѓат. И пу-не́кuj дибе́л чуве́к но́се тира́нти* [ПК,2(112)].

**тирзӣја**[1] m 'мајстор што шие облека, шивач' ~ *и-зе́л де́цта и и-зане́сал кун ца́рут. "Ца́ре – му-ре́кал – за́нци-ј ти́ на-зана́т". Ца́рут гу-упиту́ва на́јгул'е́мут си́н шо́ зана́т са́ка*

*дą-сą-у́че. – "Са́кам тирзи́ја дą-са-у́чам"* [ВКај,Ран(322)]; ~ *Катирина вино пурдавала] на секуго вино не давала] на терзији вино не давала] оти биле они конократци – де] на јураче вино не давала] оти биле они влечопинци – де* [ТГев(196)]; ~ *и он, дур да дојдат даскалите, на терзии кроил касабалијски руби за армасницата му. И с неколко дена дојдоха даскалите на Солун и тој зема от терзиите рубиту, ги занеси на Богариово* [V,МР(164)]; ~ *уф-Стру́мица шо сă ти́ą Тирзи́ци (кукуша́не сă), шо́-ј-ви́кат, ни́јнте ста́ри би́а тирзи́ј, зăто́-ј ви́кăт Тирзи́ци* [ПК,2(112)].

**тирзи́а**[2] f 'направа за мерење тежина' ~ *тирзи́ита и́ма два́ та́са* (два сада), *уф-ади́њо сă-кла́вăт дра́муфто* (тежина од 1, 2 кгр.), *а уф ади́њо* (би се очекувало: 'а уф другјут') *то́о шо купу́виш* [ПК,2(112)]; [СКук (337)].

**тирзијка** f 'жена што умее да шие, шивачка' ~ *разбулел се дете нежинено] нити жинено, нити армасано] нема никуј који да му носе] који да му носе нешто пунуда] се удбрала мома уд сред-село] мома уд сред-село баш-та ми тирзијка* [ТГев(158)]; – во контекстот има уште еден пример за нерегуларност во конгруенцијата: субјектот во среден, а предикатот (л-формата) во м. род: **разбулел се дете.**

**тирзијски** adj 'нешто направено мајсторски – од **тирзија**' (в. таму) – панталоните *(барнавези* – во гевгелискиот говор) ги даваат *на мајстур, да ги мајстурски, тирзијски сушие*, да ги украси со *гајтани и црвена свита* (чоја) *"куту за ерген"* [ТГев(133)].

**тирлик** m 'мала капа исплетена од памучен конец, се става под другата капа, во минатото под фесот, за да не се поти главата' [ТГев(274)].

**ти́с** m 1.'ѕидана вертикала, од камења, или од тули, како дел од куќа, ограда и сл. – ѕид'; 2. изр.: **ти́сут у́ши и́ма** (= кажаното ретко кога останува тајна) ~ *о́де то́ у-вудини́цăта, лигну́ва. Си-ве́л'ăт ти́а л'у́ѓăта шу-би́ле та́му: "А бре́, ни́а сно́шни бе́ме ту́ка, збурува́ме. Ти́сут уши и́ма. Ај дă-ви́диме ту́ка шо́ и́ма?" Ко́ ќи-ви́дăт чо́икут, буга́тјут. Гу-нăо́жцăт та́му, г-упипу́вăт и си о́дăт* [ДК,Ран(126)].

**ти́ска*** impf 'силно допира, притиска' ~ *и риче́ Исус: Ко́ј ми фати́? Да сити си закąлну́а, ре́кąл Пе́тро и дру́зи шо би́ле су не́гу: Пуве́лнин све́тут ти сте́гат и ти́скат, да ве́лиш: ко́ј то́ шо ми фати́? Исус па риче́: Ми фати́ иде́н, о́ти ја́с пикаса́х шо испадна́ куве́т уд ме́н* [MV,К(276)]; ~ *и му ве́леа на не́гу Учени́ците: Гле́даш инса́нут шо ти ти́скат, да ве́лиш: Ко́ј ми фа́ти? И приглидну́аши да а ви́ди на же́ната шо му а фати́ла. И же́ната си уплаши́* [MV,К(324)].

**Ти́сово** top. 'село во Драмско, сега не постои'; Ј. Иванов називот го изведува од стсл. **тиса**, дрво Taxus beacata 'бор, кедар' [ЈИ,Ми…(204)].

**тисте́** n 'направа, чукало' ~ *то́о мо́ш де́-ј цилезно, мо́ш де́-ј уд-дăрво. Ус-не́го сă-чу́ке уф-ąва́нчто, а па ąва́нчто-ј али́с куте́лче* [ПК,2(112)].

**тити́к** adv 1. 'ако нешто стои исправено, вертикално, нестабилно' ~ *две́ кирми́ди, адна́та стóо тити́к, вăрѕина-ј и ка́ ќи-фле́зе врăпча́но кирми́јта шо́-ј тити́к пăди́не и гу-зăлу́пуве* [ПК,2(69)]; ~ *то́о ко́шо тити́к сигу-устави́л, ќи-па́дне, сѐ зија́н ќи-сă-чи́не* [ПК,2(112)]; 2. 'кога некој е во очекување, во готовност, на штрек' ~ *ти́ сѐ да си нă тити́к,*

*óти мóжăт дă-дóăт Тýрцте сéкуа дикúка* (секој момент) [СКук(337)].

**тит'ýн*** m, bot.Nicotiana ~ *сă-свăриúла нéкаа гулéма рăбóта, да-рéчум сă-збрáл тит'ýно, сă-ј-зăвриúло жúтто. Тугáј вúкме от-еј кăрчма, зăтóо сă-чéстиме пúјме кăрчма* [ПК,2(172)].

**тит'ýнче** n, bot., dem., в. **тит'ýн** ~ *нúа нéкаа гудúна сијáме тит'ýн уф-Кéл'-гирéн. Тó-ј сăто мéсто áдно пóсно, áма áрно тит'ýнче вáдăхме, адно сúтничко, алúс лúри* [ПК,2 (34)].

**тифири́ч** m 1. 'излетничко место' – в. **тифиричлија** ; 2. 'излегување во природа на излет, *нă тифирич*' ~ *áдно врéме бугáтте Туркúни вáраа каавé н-áдни лáмбички ус-шпúрто, кá óдаа нă-вонка, на-тифирúч, тáа лáмбичка а-вúкаа шпиртолóк* [ПК,2(140)]; и: **трифирич** ~ *и утрината стана чилиби Теодорак да ходи на цăрквата, хем порăнчова на жената му: "динеска, жену, да сториш манџи харни, ч'а ки излеземи на трифирич дур на Карабурун!"* [V,PM(166)]; ~ *и да јутиде на царјут и му вели хем говори: "Јој ти царју, да ми дадеш златна гимиа сос секакви кăтки, в неа да има мјасто за триферич. Хем да ми дадеш и 40 човеци!"* [V,PM(166)].

**тифиричлија** adj 'место погодно за одмор и рекреација' ~ *полјто и планијнте така сă рăсфăрлени спроти Постол шо гу прават ногу тифиричлија и лично* (убаво) *место. От Постол чувек гу пулја сăто поле су зилинилото му су сăта му села и курији изредени кату бели и цăрни бамки уф средин на чудбина гулемата зилена рамнина су блатто* [МЕ,Р,(71)]; – в. **теферичлик**.

**тифти́р** m 'дел од детска игра со топчиња' [СКук(337)].

**тифус** m 'опака болест, ја викаат уште и **данга**' – болниот го лекуваат со често капење и со масирање со оцет и лук, освен тоа болниот треба да биде во затемнета просторија и да не биде изложен на силни шумови [ТГев(240)].

**тих*** adj – в. **тихан** ~ *и тојнака тогас си побара на главата, позна ча нема капа, и рече: "а, наистина, на пăтјут, кату идех, ми дăхна един тихи ветир, белким ми падна капата"* [V, MP(47)].

**ти́хан** adj 'со мала јачина, тивок' ~ *И дóјде Велúгден, и напрáвиха селéнете хóру на-сéлуту да-са-вéсел'ат. И сúчките отúдоха на-хóро, и нáзи гúздавáта мóма и т'á дóјде. И на-чесá пудý тúхан в'áтар, јýди са-свúха сас-в'áтар* [ВДр,ГБ(327)]; ~ *и на едúн богáз нéтри фати лóш вéтăр, морéту са разл'ути, тамо он фати да са мóли на Бóга за да гу куртулиса от ониј бéт... даде тихно врéме, и фатиха гимúите да вăрвјат* [V, MP(14)]; ~ *падна каминот покрај нихна бăрзоходеца, бăрзоходец си разбуди и заедноч киниса, на две џангали гу пристига ламиниут бăрзоходеца и кату тихни ветир му грабна капата* [V,MP, 46].

**тихи́са** pf 'се згоди, се случи' ~ *без да знáм јáзе, ми армáса тýка сос едúн богáт човéк, ми ожéни. Ама éла мăжóт ми не тихúса да е хáрин, ме испандú и пáк сегá сáка да ми зéми* [V,PM(11)]; ~ *нá óниј дéн зéтјут рече́ на измикáрите му да товáрјат дéсет магáрита и да ги кáрат по прáв пăнт, áма азмáк ки тихúса, вóда ки тихúса, или гóра ки тихúса, они по прáв пăт дá кáрат* [V,PM(114)]; ~ *Сиромáхот ги землá парúте, отúде на домá му, вéли на женáта му:*

*"мари жéну, Господ и нас на имјáл на ýм, тихиса, дојдé едúн трагóвец тука сос стóка, и сегá са ценúх и јáзе сос нéгу да úда"* [V,PM(13)]; ~ *такá викáјке, тихúса, проминá приз цáрјувут конáк. Цáрјувата кéрка гу чý, кáк вúкаши, излезé дури на пóртата, му велú: "што продáваш господúне?"* [V,PM(29)].

**тихи́сова** impf – в. **тихи́са** ~ *Вечерóт туриха женáта аф една́ одајá без светúло … и такá гу турúха и нéгу нéтри при женáта ама у мрáчова; едúн дрýг да си не глéдат. И таја причúна га прáват Тýрците, за да си не глéдат, та сетни тихúсова са л'ýбјат* [V,PM,11].

**тихо** adv 'кога нешто слабо се слуша, тивко' ~ *Пиринуго, јубава дивојко] тихо пејиш дилеко се слуше] чул те уфчар преко три планини] си јуставил трло неградено] јуф трлото стадо небруено* [ТГев(56)].

**тишти** impf 1. 'притиска'; 2. – **(са)** fig. 'страда, измачува' ~ *вéли на цáрју: "цáрју, когá да é, Гóспод земјата ки га расипи от попови и от граматици! Земјата динéска са тúшти от чобáни и от безýмни л'ýди"* [V,PM,108].

**ти́ă** pron 'показна заменка за сите три рода во множина' ~ *тúă шо дúшăт рúбите* (објаснување за називот **скăрлýшки**) [ПДој(128)].

**тјана** pron 'лич. зам. за 3. л., f – таа' ~ *пак тјанака: "ах мале, човек има, скрихом ми земува хупките". Пак мајка и не веруваши. Довечереха, здигнаха софрата; она останала гладна, си легна сос мајка ѝ тјана да спии* [V,PM,34].

**тјанака** pron – в. 'таа' ~ *тогáс момáта речé: "áку мóжиш тúнака мéника да ми излéкуваш, јáзе тéбика за мăж ти земýвам". Тогáс тóјнака га вéли: "óтвори си устата ти!" И тјáнака си отвори устáта* [V,PM (14)]; ~ *тéнака имáла една́ лéл'а от мáјка и сéстра. Она пуснá, гу земá тáсу сóс марифет та тјáнака не можá са чúни оновá, што обештáла и цáрјут га изгонú* [V,PM,141] – изразувањето на посесивност со предлогот **од** како балканизам, доскоро се третираше како диференцијална посебност на западното наречје. Примерот од контекстот: **една́ лéл'а от мáјка и сéстра** (има повеќе такви) недвосмислено го потврдуваат обратното, т.е. дека таа специфичност ја споделуваат и југоисточните говори; и: **тјанакан** ~ *кату чу така господарот и кату знајал, што зборуват между них, познал, ча хем жената му е трудна хем кубилата. Пак тјанакан му са чини товар де и де да га кажи, защто си насмихна* [V,PM(81)].

**Тјасно Вăршило** top. 'падина на која има ниви'. Авторот (Ј. Иванов) не укажува на значењето на зборот **вăршило,** што нам ни е познат од дијалектните истражувања за трудот "За земјоделската терминологија во македонските дијалекти", каде што се јавува со значење: 'место каде што се врши жито, гумно'. Интересно дека терминот **вршило,** иако е регистриран во РМЈ, не се јавува со споменатово значење, а во БТР воопшто не е забележан.

**тјáх** pron 'долга фор. за прав предмет од 'тие', наместо **нив**' ~ *и сéтне момáта са-огодú за-едúн дрýк отсéлото и са-ожéни и породú до трú сúна, штóто сегá ч'ол'áк кату тјáх нéма на-јунáсту, штó са-вр'áдни да-дúгат ду-пéтстóтин окú* [ВДр,ГБ(327)].

**тјахни*** pron 'нивен' ~ *падариту видоха, пара видоха, ча не излева на*

*главица сос букосвиец, си закăлнаа за тјахна господарка: они ке да кажат на неа, ништу да не чини на авциолиа... ~ поповата мома отиде да цăрпи вода от бунару, гу најде на Половинмицан тамо, га виде балтиата, га позна, зашто беши тјахна* [VPM,106].

**тју! тју!** interj 'изразува незадоволство – уф, уф' ~ *гледа, дјатету нема гу тамо, гледат и јасакчијата нема гу тамо, Сички рекоха, ча он гу открадe... и га запалиха колибата, фатиха да тјухкат: "тју! тју! Как ки кажими на мăжо ми, ча хубавичкото ми дјате са изгори?"* [V,PM,94].

**тјумјусук** m 'писмен договор, потврда' ~ *и тјанака му вели: "синку, да направими един тјумјусук, и да идиш на царо да му речиш: царју, мој дјаду и тој татку имали един ортаклăк, та една делва алтăни останаха неделени. Дај ги да ги делими сега!"* [V,PM,100]; ~ *направи мајка му един тјумјусук, гу зема дјатету тјумјусуку, та отиде на царју, му вели: "ох царју, имаш да ми даваш"* [V,PM,100].

**тјурбе*** n 'гробница, смрт' ~ *стана и тојнака, отиде долу и, га виде жрјапчето тамо, са почуди.Тога станува и тој, земува една харна тојага та отиде долу, и на трите им дал тјурбето* [V,PM,95].

**тјухка** impf 'офка' ~ *земаха от един кон мухи и кладоха на мулитата, и, как фатиха мулитата да ритат, си разбегаха по горатa; си рачекнаха ониа вреки. Пепелјарјувут син фати да ахка, да тјухка, ча харамие му земаха иманету* [V,PM(49)]; ~ *гледа, дјатету нема гу тамо, гледат и јасакчијата нема гу тамо. Сички рекоха, ча он гу открадe... и га запалиха колибата, фатиха да тјухкат: "тју! тју! Как ки кажими на мăжо ми, ча хубавичкото ми дјате са изгори?"* [V,PM,94].

**ткáје*** (и: **ткáа**) impf 1.'кога од преѓа со помош на направата разбој се прави платно' – во минатото секоја *мома* од женските работи мора добро да знае: како *се ткаје*, како *се плетат чурапе, преде бубаќ* (памук), да преде *вăлна* (пишува: 'влăна'), *пласти* (за *вăток*), *вăлна кăдел'а* (за *уснова*), да *везе*, да *готве* (прави јадење), да *суке* (развлекува тесто), да *месе* и др. [ТГев(267)]; ~ *утíшле нă-чéшмăта дă-пăлнат вóда. Кóа глидáле, нă-цáрут сúнут нă-цáмут сéди. "Е-е, дă-бúди цáрут дă-ми-зéва, ричé тáа пóгулéмăта, зă-жéна, јáс ќе-му-ткáјам зă-цéла вóјска сè спрéма"* [ВЕв,Кр(301)]; ~ *Кă-нăближúл ăдну-сéлу, зăчýл уд-ăднá кýјќă шкрúп–шкрúп уд-нéкуј páјзбуј. "Чéкăј, си-ричéл дéду Гóспут, дă-вúдăм кáк ткáе тá жéнта тáму"* и *влизéл у-двóрут* [ВВод(309)]; ~ *оште сум мала малечка] на два-тринајсат гудинки] на можам куќа да гледам] на можам думен да вртам] на можам тенко да предам] на можам чисто да зготвам] нити пак арно да ткајум* [ТГев(37)]; 2. 'кога од *рогус* са *праве* (*ткаје*) *ругузини*' – со оваа работа се занимаваат во доцна есен или зиме, кога ќе завршат со полските работи. *Рогусот* го берат од *Арџанскиот ѓол'* или од *Еницевардарското езеро*. Пред да почнат со ткаењето прво ќе ги одделат тесните лисја (ѓи викаат *лико*) од широките. Потоа *ликуто се цепе* на тенки делови за да може да се *суке* т.е. да се прават *врвци*, што служат како основа при ткаењето на *ругузините;* кога се ткае *се топат* во вода и *врвците* и *рогузот*

што се ткае. *Ругузините* служат на нив да се седе или да се спие; исто така со нив се обложуваат вратите и прозорците зимно време за да се задржи топлината. Имаат *лице* и *опко* [ТГев(352)].

**ткá̦ан** (и: **ткáјн**)* adj 'добиено со ткаење' ~ *килúмче, дóма ткáјно, ус-нéго сă-пустéл'уве кривéто: "Нóго бóцке тóо ирáмо, нă-мóш да̦-спúм бис-ча̦ршáф"* (објаснување за називот *ирáмче*) [ПК,2(53)]; ~ *пăштăмáло-ј* (скутник) *ткáјн уд-вăлнăно* [ПК,2(97)]; ~ *гăсто ткáјно-ј, áрно-ј нăбúјно, глéјш дýри дúќ* (исправено) *стóо* (се однесува на ткаен материјал) [ПК,2(79)]; ~ *мăсáл'* (и: *мисáл'*) *сă ткá·ни кăрпи, тúă сă двé дúпли, сушúјни пу едúн мéтăр. Клáвăт у̦ф-нăтре лéп, сă-л'áне си нóсăт нă нúвăта типцúи, áку нóсăт рăчóк* [ПДој(135)]; ~ *áдно врéме úмахме ткáјни кисúна* (училишни торби), *ус-нúх óдăхме на-учúлиште* [ПК,2(58)].

**ткáјне*** n 'кога од преѓа се прави платно со помош на направаата разбој' ~ *Тăкá, сúнку, Гóспут тă-научú и сéгă тă-блăгусóве: дéн дă-óрăш, годúнă дă-рáниш цáла кýјкă! И сизăминал. Кá стигнáл у-тó сéлто, дéкă ткáлă жéнтă, ă-пúта: "Кá ти óде, нивéсту, ткáјниту, – ти спóре?"* [ВВод(310)]; ~ *ткáјнто-ј пóспурлúа* (полесно, побрзо се врши) *ут-вéзинто* [ПК,2(105)]; ~ *уснó·фта, прéдăнто ут-кăлáмто ги-мóте нă-крóсăнто, ги-сприму́ве зă-ткáјне* [ПК,2(104)]; ~ *ткáјнто и-óде уд-рăка нă-мóјта снáа* (успешно работи) [ПК,2(177)].

**тлáник** m 'железна направа во огништето, пирустија – врз него се става садот што треба да се загрее' ~ *кл'áд-јо* (стави го) *кутéло нă-тлáнико* [ПК,2(112)].

**тлéе** impf 'кога мало жарче бавно согорува' ~ *кýти нéкаа úскра, ќи-тлéе, ќи-тлéе, дýр сéтне ќи-сă-јáве плáмин* – споредбата е со подмолен човек – ... *ќи-гувóре, ки-ј бýцке л'у́јто дудéк дă-ј-скáре* [ПК,2(190)].

**тó·** (и: **тóо**) pron — лич. зам. за 3 л. ед. 'тој' (m) ~ *Пăрва̦та ра̦чéла: "Е, дé-ј жúва и здрáва, да-пурáсне гулéма, у́буф кăсмéт д-úма". Дрýга̦та: "Кá ки-пурáсне, тó· шó-ј дóјдăн мăш да̦-ј-бúде". Трéтта па ра̦чéла: "Уф-гулéм грáд д-óде". Ут-тáм ста̦нáле тú·, си-уддéле* [ВД(277)]; 'тоа' (n) ~ *тó-и жúто, гу-трéбиа, пă гу-мéлиа нă-рăшници и гу-вáриа (бăлгýр). Вáриа фăсýл' су-мéсу, па ќи-му-дáдиа тáм нă-свăдбáрите да-јáдăт* [ВЕв,Кор(307)].

**това** pron — лич. зам. за 3 л. ед. (m); в. **тó·** ~ *нај-после чини една кратунка, га тури аф чешмата.* **Она веки га оставиха,** *не га открадоха. Проминал един ден един сиромах приз таму и пил една вода. Това сиромах кату са напи вода, рече на дјатету без да знај ча он га има правена чешмата* [V,PM,67]; – во контекстот во заменскиот систем има сериозна нерегуларност: номинативната форма се јавува наместо долгата форма за дир. предмет (**она** наместо 'неа'): **она веки га оставиха;** втората посебност се однесува на гл. конструкција: *има-нема + гл. придавка* во која е зачувана првичната форма кога придавката се согласува со предметот на кој се однесува: **га има правена чешмата** (наместо 'правено'); третата посебност е нерегуларната употреба на предлогот **аф** (во) кога се однесува на површина, а не на внатрешност: **га тури аф чешмата.**

**тованака** pron 'оној' ~ *кату отиде да вичери, докара царјут и лафот на пепеларјувут син... и вели: "да*

*видиш, цанӑм царица и моја керко, тованака пепелјаров син два пӑтја пусна га мајка му, зема нашут ахтар"* [V,PM,48].

**товарен*** adj 'кога нешто е ставено врз грбот на животно, односно во кола како товар' ~ *и кога́ га видѐха ца́рските л'у́ди мѐчката, са почу́деха си́чки и оти́доха на ца́рју, му каза́ха, ча Полови́нмица́н на му́ле мѐсто донѐси мѐчка, това́рена сос дӑрви* [V,PM,107]; ~ *тогас татарино му остави товарената хазна на сиромахо, та тојнака флезе сос кон'у аф реката да мини. Кату беши мошни силна водата, гу зема надол, гу одави сос кон'у барабар* [V,PM,93]; ~ *крештенликот на водинчарот му даде половината брашно, за да не кажи на калитата му, зашто имал кубилата толку товарена, та от тешок товар метнала* ("абортирала") *жрјапчето* [V,PM,94]; ~ *прику Вардар вӑрва друмут на 25 км. ут Солун. Тука има мос и за пуминувајнто преко не плајќат сӑл пишацуте. Мостут икиматут му гу дава на прикупувача и тија зеват шо вӑрва за селцка товарена кола 3 гроша* [МЕ,Р(72)].

**тога́** adv – в. **то́г'иска** ~ *си опла́шиха от нѐгу, заштo не бѐши човѐк кату ни́х, ами́ то́ј бѐши еди́н ди́в кату жи́ва чу́ма; фати́ да ви́ка: "ско́ру јадѐни, ча о́гладн'а́х!" Тога́ му извади́ха, за петми́на ја́стие му дадо́ха, гу изја́ди и па́к ви́ка: "гла́дин сам"* [V,MP,24]; ~ *тјанака ки ти речи: "о-дека гу знаји тинака хендек атлатан?" Тога да кажиш: "хендек атлатан е моја бӑрза кон. Тогас ки га фатиш"* [V,MP,113] – во контекстот среќаваме нерегуларност во категоријата род: *е моја бӑрза кон.*

**тогавинца** adv – в. **то́г'иска** ~ *"да видите авциолиата, што утепа филдишите и фил'ут, он је јунак на земјата, та аз покрај негу не сам ништу!" Тогавинца и они му рекоха: "ету јазе сам авциолиа"* [V,PM,44].

**тогас** adv – в. **то́г'иска** ~ *отвори си учи́те и прогледна́ на гори кадѐ дӑрвоту и, кога́ видѐ ха́рно, дӑрвоту е би́ло храло́по, хем е било пӑлно сос драгоцени... камини. Тогас тојнака оти́де на до́ма му, зема́ една́ балти́а* [V,PM,7].

**то́ги** adv – в. **то́г'иска** ~ *то́ги би́ме но́го а́рни, и́махме сѐ, тѐјко би́ше но́го дӑржуви́т* (богат, имоќен) [ПК,2(112)]; ~ *аман тоги што си веле Попуво Јуванче: "Ванѓелино – сајирџијко, моја верна л'убо] земи моја остра сабја, удри на ког сакиш!"] Се излӑжа Ванѓелина, удрила на него] си удрила Ванѓелино, али не го секла* [ТГев(41)]; ~ *"Седи, Тодор, седи, седи ним си јоди". – "Книга ми је дошла, млада чорбаџијке] Книга ми је дошла уд моја ми мајка] оти ме армаса и оти ки ме жене".] Тоги што му веле млада чорбаџијка: "Оти не ми кажа, Тодоре, на мене"* [ТГев (156)].

**то́гин** adv – в. **то́г'иска** ~ *ду-три́те дѐна ки-а-изро́иш. И ут-три́те дѐна ки-си-по́чниш, ки-си-дро́биш ли́шче, ки-си-нађѐриш ли́с ут-цӑрни́цта и ки-си-а-ра́ниш. И о́на то́гин не-мо́ш да-ја́де, мо́кут са́л гу-смýка нали́стут* [ВМег,Стр(317)]; ~ *то́гин испӑдна́ нӑ-во́нка* (= тогаш излезе надвор) [ПДој,Пат(131)].

**то́г'иска** adv 'во периодот порано или подоцна, но не сега' ~ *загулѐмјут ниша́н дујдѐа па́к то́г'иска о́сум ду́ши; свѐкурут, ву́јкото намо́лчто, тѐтинут дујдѐ, дѐвирут (бра́т-му), ку́мут дујдѐ и дру́зи*

*нíјни рудніни, бăрчéдăвци. Нóсаа пéчăво, рíба уф-тáва* [ВГ,С(269)]; ~ *един гувидар бил ќуптен будала. Него го раниле селски. Вадан ки му даши ти леп и вичера, утре друѓут, демек, сус рет. Една застра нешто са нал'утуве, и ка е кинисал да оде сус гуведа, леб не зимуве. Некуј чувек ки пумине пукрај него па ки му рече: "Дубру утро!" Тогиска са удл'утуве* [ТГев(372)].

**Тóде** (и: **Тодур**) – машко лич. име запишано во Енице-вардарско ~ *А Вăндо дузнá óти кáк се-утипáа ут-Тóде Чифтéивут. Тóде Чифтéиут се-нăгрăдú. Пýшкăта бéше нă-Пустóл Пéткуф. Кундáкут нă-ăднáта стрáна злáтно кăрс, нă-дрýгăта стрáна Ристóс* [ВЕв(299)]; ~ *"Симни се ле доло, млада чорбаџијке] уд вишни дивани, акут да ми платиш] акут да ми платиш, што сум ти рабутил] оти ки си јодам на мојут вилијат". – "Седи, Тодор, седи, седи ним си јоди"* [ТГев(156)]; ~ *"Книга ми је дошла, млада чорбаџијке] Книга ми је дошла уд моја ми мајка] оти ме армаса и оти ки ме жене".] Тоги што му веле млада чорбаџијка: "Оти не ми кажа, Тодоре, на мене"* [ТГев(156)]; сп. детска игра: — домалиот прст рекол: *"Ајд да крадиме";* малиот: *"Ќи ва кажум",* останатите (прсти) се налутиле го изнатепале и проколнале: *"Тум – тум Тодуре, не пурасни по горе"* [ТГев(119)].

**Тодóров Зáбел** top. 'падина со лозја и ниви' [ЈИ,Ми…(204)]; како апелатив **забел** ретко се среќава во македонскиот стандард.

**тóз** pron – лич. зам. за 3. л. ед. 'тој' ~ *Нóсат-гу при чорбаџúјата. Штóм гу-видé, таа услубóжда ги, нă-стражáрто им кăжýве: "Нéма дă-чýвите нă-чéимата, свăриш се". И тóз стрáх-му е дă-седне, се бóе* [ВК(284)] – во контекстот формата **тоз** е употребена наместо дативната 'нему му'.

**тој** pron – лична зам. за 3 л. ед., м. род; се употребува паралелно со 'он' ~ *тој как виде коџ'а дете сос неа да спии, рече на умот: "а! тас, как виде што јаз аргесах да дојда, и зела по-млат мăж"* [V,PM, 163].

**тојага** f 'подебел стап, мотка' ~ *отговори: "тојнака е будала, барлиф, сака да кажи на жената му сăрцето му. Та и тојнака, аку сака да не умри, нека зема една тојага, да утепи жената му, да остани тојнака жив!"* [V,PM,82]; ~ *тогáс лесúцата му вéли на човéка: "нéмаш тојáга? Удри една тојáга, отéпи га тогáс". И тóјнака га удрú една тојáга на змúата, гá утепá и такá си куртулúса от змúата* [V,PM,139]; ~ *кату чу така и тојнака, разбра, как беши работата. Земал една тојага: кату как га удри на жена му две на темету, га утепа* [V,PM,82]; ~ *стана и тојнака, отиде долу и, га виде жрјапчето тамо, са почуди.Тога станува и тој, земува една харна тојага та отиде долу*[V,PM,95].

**тојнака** pron – лич. зам. за 3. л. ед. 'тој' ~ *отвори си учúте и прогледнá на гори кадé дăрвоту и, когá видé хáрно, дăрвоту е бúло хралóпо, хем е било пăлно сос драгоцени... камини. Тогас тојнака отúде на дóма му, земá еднá балтúа* [V,PM,7]; ~ *тогáс момáта речé: "áку мóжиш тúнака мéника да ми излéкуваш, јáзе тéбика за мăж ти земýвам". Тогáс тóјнака га вéли: "óтвори си устата ти!" И тјáнака си отвори устáта* [V,PM(29)]; ~

*На Цăрнодреха кату га замириса на човек, стана и дошла до таму близу, но, кату беши тојнака вăнк от неин сăнăр не можа тјанака да гу види, ама тојнака га виде и са почуди на нејната хубавина* [V,PM(51)].

**тока** – сп. изр.: **праве тока** (= наздравува со чукање на чашите кога се пие алкохол) – при посетата на родителите на младоженецот, кога се уговара свадбата, пред да почнат да пијат вино, помладиот од родителите ќе му бакне рака на постариот, ќе пружи рака во која ја држи *маштрабата* (поголема чаша) полна со вино, да се чукнат, *да праве тока*, и тогаш ќе речат *"Ајарлија, свато"* [ТГев(163)].

**токма́к** m 'голем чекан' ~ *тој отјува... Има такво, еј такова же́лезо имахме ние, токма́к го викахме. Ај тăј же́лезо, на дăрво навр'ано. Отјува – от глáва на глáва, от глáва на глáва – та ги истрепал* [ВДр,Кал(335)].

**то́кме*** impf 1. 'спрема, приготвува' ~ *му-ве́ле, вóлут: "Слу́ште вáка. Јáс нă-мóјто гáзда двáјсет гуди́ни му-óра, му-рăбóта; му-пурáсти и дéца и ину- дру́го. Ето сéга устáри, мă-пуштúа у-ăвлúăта, мă-тóкме дă-мă-зăкóле, нéма прáво"* [ВКај,Бош (300)]; ~ *éм рéкле на ни́х: Да рéчити óти дујдóа Учени́ците нóка, и гу крадéле кóга заспáхти ви́а. И áку сă слу́ши вóа лáф на пáшата, и ни́а ки му тóкмими на нéгу, и на вáс ки ви чúними да бúдити биз гајлé* [MV,K(290)]; ~ *гу закачу́ат нáврạс свитúлуту, и сфéти на сúти шо са уф ку́кáта. Таќá и вáшо вúдел да си сфéти при л'удито, и да прислáват Тáтко вáш шо и на небúнити. Ним си трáчити шо дујдéх да расúпам нóмото или Профúтити, нé дујдéх да расúпам туку́ да и тóкмам* [MV,K(299)]; – **(сă)** ~ *утúди устрéди у-óрмăнут нúгде. – "Урви-сă дóлу!", вéле. И му-зéва флóринут. – "Аман, вéле, шó сáкăш зéвăј, устáј-мă жúва!" Му-гу-зé флóринут и сă-тóкме да-зăкóле и вá мисичúнта удрúла* [ДК,Ран(139)]; 2. 'планира' ~ *Вó јунáкут питáл: "Дéка-ј?" – "Јá-а тáму у-дру́гта удáа" – му-рéкле. Вó влéвạ ... óн су-буздугáнут – пáт! Му-и-удúрạ тúạ глáвите, ă-сéче. Мóмите и-уткúнувạ. Бúле ќéрки нă-нéкуа цáр. Тá гулéмта ă-тукмúл нă-гулéмио брáт* [ВВод,Крон(312)]; 3. – **(сă)** 'се стори' ~ *на тóа врéми, кá а чу́ Исус шо гу фатúле на Ив., си утúди на Галилéа. И а уставú на Назарéт, да си дујдéл и седнá на Капернáум, шо и крај мóрито, да си тóкми тó шо рéкал Профúтин* [MV,K(308)]; 4. – **(сă)** 'се дотерува' ~ *нóго нé-ј линлúва* (мрзлива) *снáата, дáј и сáмо дă-сă-тóкме* [ПК,2(68)]; – за младите сопрузи што сакаат да се *"токмат и кицошат"* како да се *сами на глава* (самци), во таков случај жената е многу незадоволна: *"да си куту жинен чувек трабуве да си направе руби спурти него, а не да се праве пирушан акалија"* (ветрушка) [ТГев(133)].

**то́кмо** adv 1. 'еднакво, исто' ~ *кáк си дујдéле и прăвнити, умдисáле шо ки-зéмат пóвики; и на них му дадé пу двé грóшови. Кáк и зéле фатúа да сă л'у́тат на стопáнут; ем вел'áле: Вúа пóнапукóшинити и на нúх су нáс тóкму, шо тегл'áхми врукúната и тувáрут* [MV,K(315)]; 2. 'точно во одреден временски сегмент' ~ *Она зé јатагáнăт и сиднá узáт у-палхúрăт да-чéка. Тóкмо у-полу́нош палхúрăт фатú да-трóпка, и мóмата дигнá јата-*

*гáнăт. Иднó си пăхнá хармúјата глáвата мéѓу жил'áста мóмата го-удрú со јатагáнăт и му-го-сичé прáвото вýхо* [ВЛаг,Ај(338)]; – веќе истакнавме, во уводниот дел на првиот том од Речникот, дека се работи за архаизам со прекинати изоглоси, имено **прав** со значење 'десен' не се среќава во стандардот на јужнословенските јазици, но затоа го има и на исток и на запад (руски, чешки, полски). Акад. Н. Толстој го констатирал (арахизамот) по периферијата на Балканскиот Полуостров); 3. 'точно на одредено место' ~ *секој шо има удена ут Солун за Пазар, Воден или Битолја, или па уд вија трита градишта за Солун, токмо на четăрдесит километра на зајдислăнца ут Солун са наоѓа истум до друмут иден гулем извур; тука да се угода чувек на некој делник-ден, ки вида ногу жени* [МЕ,Р(68)].

**тóлик** adj, pron 'толкав, толку голем' ~ *тóлик кýп жúто извијáх вáадин.* Ова интересно образување освен во Кукушко го забележивме и во Гуменца. Поверојатно е да се претпостави дека се работи за чување на стара, архаична форма, отколку за влијание од српскиот јазик, на тоа не упатува географската оддалеченост (Кукуш и Гуменца се прилично на југ) како и фактот дека не се среќава во другите македонски говори. Во РМЈ зборов не е регистриран, го нема и во БТР, меѓутоа д-р М. Младенов го посочува во ихтиманскиот говор; сп. стсл. **толикъ**, рус. *толикий* [ПК,2(13)].

**толико** adv, в. **тóлко** – кога сонцето ќе се крене *два-три устена* (**устен** = мотка со која се тераат воловите, на едниот крај има шајка со која ги буца воловите), тогаш на *урачут му* се носи *рачок.* Кога жената ќе дојде кај орачот таа благословува: *"Ајарлија работа, Божиј чувече![ колико зрнца толико куранчијна...[ колико куранчијна толико класчијна"* [ТГев,332]. Специфичните образувања: **толико, толик**; исто така **колико, колик** ги запишавме и при анкетите со бегалци од Гуменца, населба што се наоѓа јужно од Гевгелија, но денеска во Грција.

**тóлко** adv 'одредена количина од нешто, во случајот многу' ~ *сạ-грạбнáле и Ѓýптино пọчнáл да и-билéе óчте, а змéо гọ-питáл шó тóлко сạ-кукóте. Вóа му-ọдгọвọрíл óти глéде нạ-кóј рúд дạ-гọ-фрле* [ВГ,М(272)]; ~ *а тúја пугулéмте брáтка ка шитáле, шитáле и сạ-вăрнáле нáзạт дạ-си úдạт дóма бес-пéт пáри. Кóга видéле дéка пумáлиут брáт сạ-збугạтíл, гупитáле уткăде нạјдéл тóлку пáри* [ВМ,Тр(318)]; ~ *тáа кá сă-фтирúла: "Кáжи дă-кáжи, пăрúте уд-дéк сă и нúи тóлко бугáти шо сă-чинúме". "Слýши, мýр, рăчéл, тóлко мă-прăсилú, чúм сáкиш дă-ти кáжум и ки-ти-кáжум"* [ПДој(153)].

**толкос**[1] adv – в. **толко** ~ *и таму дека са чудиши, ету една магесница промина прет негу и му вели: "што си царју, толкос кахăрлиа и са чудиш толко?"* [V,PM(52)]; ~ *"што ти влева тебе на работа, ниа дек за поими? Или сакаш да на купиш?" И на дјадото толкос една запрта, што му беха дали, дјадото му вели: "ва не куповам, сина мои, туку сакам да ва питам"* [V,PM,179]; – во контекстот има не нормативен редослед – глаголот и зам. форма се одделени со негацијата: **ва не куповам.**

**толкос**[2] adj, pron 'толкав' ~ *и кату си благодари́, зми́ата ве́ли на не́гу: "сега́ ки ти зака́рам на та́тко ми. Ти́нака да не́ си опла́шиш! Тој, как ки ви́ди, на ме́не то́лкос шпи́к што ми сто́ри, о́н ки са́ка бакиши да ти дадé мно́гу зла́ту и сре́бро"* [V,PM,52].

**То́мо** – м. л. име запишано во Енице-вардарско ~ *зе́ва, дă ка́жиме... и ви́ка: "Ej, То́мо, То́мо... То́мо бе́! Aj-бе́, е́л, кра́вăта ми е бо́лна не́што, са́ дă-ви́диш". Дă-гу-извле́чăт, се́га дă-до́јде, о́ти то́ј пу́шка и́ма* [ВЕв(299)].

**Тона** – женско лично име запишано во Гевгелиско [ТГев(114)].

**то́не** impf 'кога садот, обично од глина, испушта по малку течност, т.е. како да "сăлзе", се вика дека *то́не*' ~ *сто́мнăта то́не, нăто́нуве, и́збăрш-а, о́на па́к пушти́ла ма́лчко* [ПДој(129)]; [СКук(337)]; ~ *сто́мнăта зе́р пу́книна-j, ил' па не́-j а́рно испе́чина, то́не, ѓо́л' напрăви́ла пут стумна́рнико* [ПК,2(112)].

**то́п***[1] m 1. 'големо, далекусежно оружје'; 2 изр.: **пукна́ то́по** (= се заврши голема и важна работа) [ПК,2(149)]; **то́п не́-о-рăзби́ве** (= се кажува за некого што е добро ситуиран) ~ *ко́ј мо́же ус-Ми́рчо, не́го то́п не́-о-рăзби́ве, ви́д-мо: само кăшта́та, а уф-нăтре да-не́ му-пра́вме маабе́т* [ПК,2(199)].

**то́п***[2] m 'траба платно' ~ *Е, о́де ба́сми де́ка прудава. Му-ве́ле: "А бе кăури́н, сфа́ли-ми ти́а тупо́ј ба́сма!" Му-сфăл'у́ва кăуринут. Шу́ка-шу́ка, шу́ка-шу́ка не́ зе́ва. Де́сет тупо́ј му рăшуку́ва, стăну́ва – бе́га* [ДК,Ран(134)].

**топалак** m, bot. 'вид трева' – кога сеното по *намлиите* (искосен ред трева) ќе се исуши, се собира во *капици* и потоа ги врзуваат со 'ржани класја или со трева *топалак*, во *фандаци*, за да може потоа да се товарат на кола [ТГев(343)].

**Топа́ловија Чина́р** top. 'падина, ниви' [ЛИ,Ми...(204)]; според прекарот **топал** 'тој што има проблем со нозете, што криви' (турц.); кога Иванов вршел топономастички истражувања во споменатиот ареал називот **чинар** (турц.) 'јавор' не постоел.

**топарлак амбар** m 'назив на детска игра, ја играат машки деца'; сп. уште имиња на други игри: **брни капа, шук топка, чилик, длăго магаре, кусо магаре, прстин, на три нози скукајне, на чивија, на ќосница, на ќос, ќорува кубила, на топка кријајне** [ТГев(325)].

**топка кријајне** m 'назив на детска игра, ја играат машки деца'; в. **топарлак амбар** [ТГев(325)].

**Топилата** top. 'вирови крај Селска Река' (Горно Броди, Серско); сп. **топила** 'вир, дупка со вода во која топат (оставаат да кисне), пр. коноп' [ЛИ,Ми...(205)].

**топе*** impf 1. 'кога во течност се става нешто тврдо за да омекне' (во примерите што следуваат, во првиот случај залак леб се става во манца, а во вториот *рогузот* го ставаат во вода полесно да се ткае) ~ *кога Јана дујде[ софра азăр најде[ на софри си седат[ Јана си ја чекат[ Јана ка си дујде[ на софра си сидна[ сите залук топат[ пуд софра си клават[ Јана залук тупна[ и јуф уста кладе* [ТГев(330)]; – *Рогузот* го берат од *Арџанскиот ѓол'* или од *Еници-вардарското езеро*. Пред да почнат со ткаењето прво ќе ги одделат тесните лисја (ги викаат *лико*) од широките. Потоа *ликуто се цепе* на тенки делови за да може да се *суке* т.е. да се прават *врвци;* кога се ткае *се топат* во

вода и *врвците* и *рогузот* што се ткае. *Ругузините* имаат *лице* и *опко* (опачина, наличје) [ТГев(352)]; 2. 'се разлага, станува на делови' ~ *јабу́лките не́мăт ли́ка, а́ма но́го сă-бла́ги, сă-то́пăт уф-у́стта* [ПК,2(68)]; 3. fig.'се намалува, исчезнува' ~ *то́о чуве́к не́што буте́е, ги́не, сă-то́пе. Тре́бе де-ј бо́лин* [ПК,2(26)]; 4. – **(сă)** 'пред бричење става сапуница на брадата за да омекне'; изр.: **сă-бри́че ли кумши́ăта, ти́ сă-то́пи** [ПДој(138)].

**то́пка** f 1.'нешто со заоблена форма' ~ *ги́нгăр гă-ви́кăме нă-се́ко: тре́ва шо пра́ве бо́цки куту то́пка* [ПДој (122)]; ~ *ка́ртоп, та́а ки́тка-ј кут то́пка, и́ма бе́ла бујá, це́лта-ј ут-мале́нкички ли́хчита* [ПК,2(57)]; – во контекстот е присутна старата множинска наставка **-ета** (*лихчита* < лихчета – со редукција); ~ *пи́ле, по́мăле́нко уд-гăлăп, цăрăн и цăрве́но-си́во. Ка́ ќи-ви́де ми́ш сă-фăрле кут то́пка* – објаснување за птицата **киркине́с** [ПК,2(58)]; 2. 'испржено мелено месо, направено како топче – ќофте'; уште: ~ *пе́т то́пки са́рма издéх* (мелено месо со ориз, завиткано во лист од зелка, од лоза, од штавел) [ПК,2(8)]; [ПК,2(113)].

**то́пки** pl. 1.'полови жлезди кај машкиот пол, мадиња' (тестиси) [СКук(337)]; [ПК,2(113)]; 2. fig. 'ништо' ~ *сјо-рăздили́ли муѓи-ни́хка, а нă-на́с то́пки* [ПК,2(113)].

**то́пкичка*** f, dem. од *то́пка* ~ *пăлă-ми́да-ј тре́ва, гă-и́ма низ-ни́фте. Она-ј кут ги́нгăр, нă-вăро да́ве цăф кут то́пкички, си́ни* [ПК,2(94)].

**топли (са)** impf 'се загрева' ~ *га земá чове́кот зми́ата, га кладе́ на пáзвата му, чини́ или́к на зми́ата, га куртули́са от омирáлото. Зми́ата, кату са топли́ áф чове́цката пáзуфа, фати́ да гу јáди* [V,PM, 138]; – објаснување за садот **буклиа** ~ *(она-ј) дăрвăна, зби́ре ко́лку две́ ки́ла, пло́ска-ј. Има две́ чипчи́на, адно́то-ј зáткичка, дă-сă-изди́ше, дă-мо́јш дă-пи́јш. Во́ота ич не́* **сă-то́пле** *уф-тáа* [ПК,2(25)] – остатоците од падежните форми кај личните заменки, во смисла на прав и неправ предмет, во југоисточните говори покажуваат повеќе нерегуларности одошто, на пр. во западното наречје, таков е и последниот случај каде што наместо очекуваната заменска форма 'неа' (долга форма за прав предмет од 'таа'), се јавува номинатив: **ич не́ сă-то́пле уф-тáа;** наместо 'во неа'.

**Топлица** top. 'притока на р. Белица, којашто има свој почеток од топлиот минерален извор кај с. Пул'ово, Валовишко' [ЈИ,Ми... (205)]; истиов топоним, иако соподруго образување – **Тупли́ко** како име на извор, го запишавме при дијалектните истражувања во Дојранско.

**топке** impf 'удира со нешто по главата' [СКук(337)] (не: *тоцке?).*

**топлинá** f 'жештина' ~ *де́тето сáкаш-некáш, оти́де да копáи. Кату не бе́ш научéн на таквá рáбота, и от мло́гу захмéт, от пéк слăчоф, от мло́гу топлинá си разбол'á. Вечеро́т легнá на до́ма бо́лин* [V,PM,138].

**топо́ла** (и: **тупо́ла** – со редукција на **о** > **у**) f, bot. , Populus ~ *ти са мо́л'а да и́диш да ми докáраш, тáмо áф Чингú-дилибе́ини дво́рови и́ма еднá топо́ла – вăрховето и сти́гат до си́н'у не́бе – о́нáја топо́ла да ми га докáраш!".* [V,PM,142]; ~ *шо́ дă-прáе се́а? Сă-у́ме цáрут. Еее, фáиша инă-бáба. Му-ве́ле: "Шо сă-у́миш, цáру, тáка?" – "Ааа, не́ знáш, бáбо, му-ве́ле. Јáс инă-чу́па ви́ду.*

*Нă-чéимăта и-нăпувá кóјнăта. Нă-мóжăм д-ă-ўрвăм нúкăк. Јá, пúлите нă-мóж д-ă-сéчăт тупóлта".* [ДК,Лип(115)]; ~ *сички ловјаха, нихту не можа нешту да утепи. Половингăзју утепа до 40 заинци. Тогас другарите му фатиха, гу вразаха за една топола, от јадови ги земаха заинциту та отидоха на селото* [V,РМ(104)]; – познатата посебност на периферните јужни говори: чување на остатоци од назализам, е зарегистрирана и во овој контекст – **заинциту**; сп. уште една фонетска псебност: **типóла** ~ *и тăкá, то: пó-гулéмјо, тáмка, пулéка, пулéка сă-кăчúл – имáло типóла – сă-кăчúл нă-типóлта. А пă вéчăрта сă-субирáли тáмка ѓáвул'то* [ПДој,Ник(166)].

**топтан** adv 'сè одеднаш' – кога ќе ги острижат овците *руната* ги сложуваат во големи вреќи *(араре)* и ги носат на пазар да ги продаваат, волната може да се продава кило по кило, а може и сета одеднаш – *топтан* [ТГев(375)]; – косачите кога косат трева може да се договорат да косат *на пола, на јарја,* а може и *на топтан:* кога косачот и газдата ќе се договорат да се искоси ливадата за толку и толку пари [ТГев(343)].

**топуза** f – в. **тọпýска** ~ *едно врјаме един цар и направил една златна топуза бозлугана и харцил за неа млогу злату. И извадил тил'ал пу фрет земја негова да вика: "кој ки изл'ази една лажа да му кажи на царју, на негу ки га дај бозлуганата!"* [V,РМ,100].

**тọпýска** f 1.'вид оружје, боздуган' ~ *утáмọ покрáј либин'úцата мúнаха пéт стọтúн'и камúли. Тó камиларинọт úмаш'и идна тọпýска на-ракáта, а-удрú иднá тọпýска си-рацūпú либин'úцата, пл'úсна иднá óда, пéтстọтúн'и камúли си-удáвиха* [ВБог,Бал(299)]; ~ *прати двамина л'уди негови, коиго беха млогу јаки и марифетлии млогу. Единојут товар носиши кату муле и ходиши бăрзо кату зајак, а другиот имаши една топуска; дек да га удриши, кал'а са чиниши* [V,РМ,63]; ~ *от мăра час сетни и тојнака си разбуди и, кога виде, ча марифет му чиниха, фати после да ги тера и ги прифтаса на пăтјут. Они удриха топузката на земјата, кал'а са чини висок, али момата са и вăрнала* [V,РМ,64] – во контекстот среќаваме нарушена конгруенција: субјектот е во женски, а именскиот прирок во машки род: **кал'а са чини висок**; 2. 'парче железо, со кружна форма, како топка, се користи како дел од кантарот' ~ *нéкуј гу-мăрзе ептéн, нé-м-сă-станýве, ќи-му-рéчиш: "е, па тú кут-кăнтáр тупýска д-úмиш нă-гăзо"* [ПК,2(170)].

**тóпче** n, dem. 1.'мала топка' ~ *алáтка – тúа сă-крýиш кут тóпчита, здрéет лéтто, нéкуј ин вúкат дúви крýиш* [ПК,2(19)]; ~ *цăфте бéли-жăлтиникави кúтки, кулку шáкта кá тé-ј рăшúрна. Сéтне дáве плóт – малéчки тупчúнка, пăрво сă-цăрвéнки, сéтне станýват цăрни* [ПК,2(25)]; – во контекстот кај именка од ср. род во множина се јавува наставката **-инка: малéчки тупчúнка** (наместо '-иња', што сепак е пофреквентна); од истава именка имаме забележано и множинска форма во која се чува старата множинска наставка за ср. род **-ата** : ~ *бýмбаро лајнáр еј цăрăн, вáле* **тóпчита** (< топчета – со редукција) *уд-лáјна. Бýмбăр о-вúкме и рăсúпин'оо финáк – ку-*

*жу́рк, шо́-ј такóф бумбăрéс, наду́јн, нé дáве купрúна* (свила) [ПК,2 (26)]; ~ *пăлăмúда – трéва, бóцкăт лúстăта мáлце нă-врăо, гă-úма уф-нúските мéста, мéтăр и пу́л мóж дă-пурáсне, цвéто нă-мóжум дă-ви-гу убјáснум, áли гóре мóж дă-дáде плóт куту гúнгăр, куту тóпче* [ПДој,Ник(122)]; 2. 'китка кромитче, лук и сл.' [ПДој,Ник(124)]; 3. изр.: **кут-тупчина дă бăрке** (= се кажува за човек што оди многу наведнат, како да бара нешто (топчиња) на земјата) ~ *шó нé сă-испрáвиш кá óдиш, шó-с сă-пудвидéл, сè уф-зéмта глéдиш, кут тупчúна дă-бăркиш* [ПК,2(192)].

**Топчина** top. 'име на место во чија близина имало мост на р. Вардар, на патот Солун – Воден' [ТГев(428)].

**топăл*** adj 'врућ' ~ *и ка ки-дóјде у-тóплуто врéме укулу-Велúгдин, ки-пóчне тó дạ-сạ-рóе, и ки-си-гу удвúвиш ка ки-úма пл'ускáни сé-мијна* [ВМ,Стр(317)]; ~ *умурнúк гу вúкуме нúă кóга уд-нúгде вéтăр нéма, а нóго-ј тóпло* [ПДој (130)]; ~ *фатú момáта, нáправú еднá пúта, турú и прăстино нéтри, га извадú пúтата от вóћúн, га земá бáбата, га закарá на цáрјув сúн óшти тóпла, парéшта* [V,РМ, 134]; ~ *кóга сă-измăлзе, кăде нáс тýка, сă-исцéдуве, и пóсле, кóга е óште тóпло, сă-туру́вă сúриште и сă-туру́вă нă-тóпло мéсто дă-сă-фáте, му-вúкăме нúă* [ПДој(156)].

**тóрба** f 1.'мало врећиче, ќесе направено од платно' ~ *Ќе-зéва мóм-чето жúто еднó тóвар, да ќе-óди на-воденúцата и ќе-зéва еднá тóрба да прáви болгу́р. Кá ќе-си-дóјде от-вуденúцата, ќе-вúка по-сестрúми, шéс-пéт, та ќе-мéсат погáча* [ВЕв,Ба(300)]; ~ *такá сéтни тóјнака вéли на жéна му: "марú жéну, у́три да ми клáдиш л'ап аф тóрбата. Јаз ки си úда да тéрам кăсмéтјут ми"* [V,РМ(31)]; ~ *тáмо имáло двé брáтќа. Онúа брáтќа имáли две кóни, кóните ги назóбеха и, как клáтјаха кóните глáвите, му пáждаше чумéнут от тóрбите* [V,МР, 116]; ~ *са-евú адúн чол'áк на-окнóто и рукнá: "Побрáтим'е, нá-ти за-захмéте и за-мл'áкуто, штóто ма-хрáнеше". И фăрли прос окнóто аднá зашúена тóрба и штéше саóри* (сабори?) *кăштата, катó фăрли тóрбата* [ВДр,ГБ(333)];– од контекстот излегува дека во Драмско, како и во Кукушко постои преглас на 'а' > 'е' зад меки согласки (или што некогаш биле меки), сп. **са-евú** наместо: 'са-јави'; 2. изр.: **гă-турúл глáвăта уф-тóрба** (= се изложил на голем ризик) [ПДој(136)]; ~ ***óн глáфта уф-тóрба сјáа кăлдéл*** (< **кладе** 'стави'), *нé сă-жáле* [ПК,2 (157)]; **секуј уд своја торба јаде** (= своите потреби сам си ги подмирува) [ТГев(327)]; **ѓу́пска тóрба** 'мало врећиче каде што може да се стави сè' ~ *он-еј алúс ѓу́пска тóрба, нă-мóж сă-нăсúте, шó-ќ му-пáдне – јáде* [ПК,2(151)]; **сéкоо мéсне тóрба трéсăне** ~ *кá нă-мóжăхме дă-си-ку́пме нă-аднóч врéјка брáшно, ку-пу́вахме пу-мáлчко кулку зă-аднó мéсне. Ет тó-ј тóо, сéкоо мéсне тóрба трéсне* [ПК,2(192)].

**торбичка*** f, dem. – в. **тóрба** ~ *И тој зимáл една лăжица — имало лăжици там, зимал с лăжицата, от фрет по една лăжичка, по една лăжичка. По три от четрúесе души, зел ги, и клáва в торбичката и си изл'ава* [ВДр,Кал(333)]; – кога *седбата ки се ужније* (или *дужније*) на крајот од нивата се остава *на деду Господ брада* или *божја брадичка*, т.е. се

остава околу 1 кв. метар *седба* неожниена. Штом ќе се остави *божјата брадичка* жетварите ги фрлат своите српови во вис, зборувајќи: *"Уд гудина сус здраве; ду гудина живи и здрави да бидме! Госпуд повиќе да даде. Нија на него сус торбичка, он на нас сус врејќичка!"* [ТГев(336-337)].

**Тóриште** top. 'падина со ниви и пасишта'; основно значење: место каде што се фрла **тор** = стајско ѓубре' + суф. **-иште** (с. Куманич, Драмско) [ЈИ,Ми...]. Како апелатив во македонскиот стандард не се употребува, сп. срп. **tor**, буг. **ториште**.

**торник** m 'вториот ден во неделата'; народот верува дека *торник* е несреќен ден; сп. ако некој се разболи *уф-торник* тешко дека ќе преживее; има и: **торник треска** 'болест, грозница'; клетва: **други торник да не та прачеке!** Тој ден не се започнува некоја нова и важна работа и оттаму: *торник – удморник* [ТГев(9)].

**торфанда** adj 'првосозреани плодови' ~ *и така сетни тојнака зема смокви, отиде при царјувут конак, фати да вика: "смокви продавам!" Кату беха торфанда смоквите, друк не може да га купи, царјут га купи* [V,PM(35)].

**тóс**[1] m 'некакво примитивно лекарство' ~ *кăзăлишим тá-ј бóл'ка* (болест), *гу-рéжăт мéстто дéк сă-пујáве, сéтне сă-кльáве тóс и ду-тáм еј лéкут* [ПК,2(63)].

**тóс**[2] pron – в. **тузи** ~ *гарвáнката утишла да-луви, да-дукáра скáкаш, да им дадé да-јáдат на-гарванчéта. Дујдé гарвáнката и кáк га-вид'áла тóс чув'áк, з'áла да-му-искáра* (извади) *учíте. Гарванчéта реклú: "Нимóј мáјко, да-му-ги-звáш нéгу учíте, тóј ја-утепá змиáта"* [ВСер,Кал(336)]; ~ *утúва идúн д'ăду на-гул'áмајут брáт, прóсјак, му-вилú: "Дáј мăра мл'ăку!" Тóс му-вилú: "Аку úмаш' парă, да ти дáм мл'ăку". Тóс д'ăдуту вилú: "Еј, Бóж'и, кáк б'ăха гáлицă, пáк гáлицă да-стáнат!"* [ВБог,Вис(340)]; ~ *три јуврјаи земаха по една тојага, ч'укат на гробот, ја детето му вели на јувреиту: "заито синјори, така го биити тузи христианско гроб?" Ја те му вел'ат: "го биими, заито тос христианин борчлиа ни беше"* [V,PM(173)].

**тóцке** impf 'удира со глава, буца' ~ *тóо кóч* (овен) *нóго тóцке; сúлно сă-туцнá(х)ме ус-глáфте* [ПК,2(113].

**тóцки** adv 'толку малку' ~ *и сéга óде сúну му-нóсе млéко нă-лáмјăта, му-тýра млéко и му-вéле: "Нé зă-тóцки пáри!" Сă-нăл'ýтфа лáмјăта, гу-прикăлнýва:"Дă-сă-здăрвиш!, му-вéле. Дă-сă-стóриш! Дă-сă-фá-тиш!" Тó сă-фáтфа нă-мéстуто* [ДК,Палј(123)].

**тóч'и**[1] impf 1. 'развлекува тесто, прави кори (за пита, за баклава) – сучи' ~ *за-иná тапсá баклавá трú прăстá иná укá ш'ик'ép, идná укá мéт, укá и пулувúна брáш'ну. С'éтн'а иná укá мáслу, с'éтн'а за-гу-зам'áсат ч'áстуту да-с'éтн'а за-в'éнат крăнго и михáлката да-зафáти да-тóч'и* [ВБог,Су(342)] – во контекстот среќаваме траги од некогашниот назален изговор на големата носовка: *да-с'éтн'а за-в'éнат крăнго* ; 2. 'пресипува, преточува вино од еден сад во друг' – кога ќе се собере грозјето се тура во *груздуберско* (или *груздарско*) *курито* каде што прво ќе се исече со мотика а потоа се гази со нозе. Кога добро ќе се изгази тогаш *се точи шира* (благо вино), од која

се вари *пекмез*, а останата *шира* заедно со *кумијната* ја оставаат во коритото да *преврие* и да ста̑не вино [ТГев(354)]; [ПК,2(140)]; *"Еј бре, слăнце, варај слăнце!] дал гу виде мој ми татко?"– "Бре нивесто црна-јока] твој ти татко вино точе] вино точе бре нивесто] да ки дојде ф-теб на госте"* [ТГев (55)].

**то́че**[2] impf 1.'остри некаков предмет за сечење, пр. секира, нож и сл., со помош на острилски камен' [СКук(337)]; 2. изр.: **си-ј то́чум зӑјпто** (= се приготвувам, очекувам убаво јадење) ~ *уд-уфчéра си-ј-то́чум (о́струм) зӑјпто зӑ-ба́ница* [ПК,2(194)].

**то́чко**[1] pron, adj, dem. од 'толкав' ~ *то́чко де́тинце, а́ма сѐ зна́а;* скратена форма од **то́лкувичко**, која исто така се употребува: ~ *то́лкувичко-ј а́ма си́чко мо́же дӑ-рӑбо́те* [ПК,2(113)].

**то́чко**[2] adv, dem. од 'толку (малку)' ~ *си́но не́ да́ве ни то́чко* (= синот не дава ниту малку) [ПК,2(113)].

**тр'або́ва** impf – в. **трибува** ~ *ко́ј ни сӑ роди́ от о́да и от ду́х, не мо́же да фле́зе фав ца́рстото бо́жје... Тр'або́ва ви́е да са́ роди́те от го́ре, ве́тарӑ л'у кӑде́ и́ска ду́е та гласӑ му слу́шеш ма́ ни зна́еш у де́ и́де и кӑде́ хо́ди; така́ е с'а́ки, иту е роде́н от ду́ха* [ВДр,ТЕв(327)]; ~ *тојнака извади и другио алтăн, гу даде на дјадоту. Тогас дјадоту му вели: "синку ако имаш харна жена, не ти трјабова на свадба да идиш"* [V,PM(93)].

**трае** (и: **траа**) impf 1. 'опстанува, издржува' ~ *вӑрхо на кура́бо сӑ ви́ке чило́, и́ма две́ чила́та, ут-стра́нӑта нӑ-кура́бо и́ма двӑна́јсе нуга́л'ки уд дӑбуво дӑрво, дӑбо но́ тра́а* [ПДој(128)]; 2. 'трпи' ~ *и така киниса и отиде аф гората, шетал многу време гладин без л'ап, без вода жадин, и на толко време не излезе прет негу никаков дивик; и не можиши веки да траи от гладиа* [V,PM(83)]; 3. – (**са**) 'не зборува' ~ *да ка́к си виде́ же́ната що не́ма да сӑ скри́и, дујде́ путрисе́на, и му кажа́ на не́гу за шт'о сибе́п гу фати́, му си кажа́ на не́гу а́лут спрӑту сита л'уди, да ка́к си лекува́ уф ча́с. И он му ре́кал на не́а: Тра́и си ке́рко, ве́рата ти уткина́ла* (спасила) [MV,K(276)]; 4. изр.: **ако децата не траат** (= кога во семејството децата умираат) – детето се крштева уште првата недела од раѓањето, а најдоцна втората. За кум се зема истиот што ги венчал родителите, освен ако е беден па не може да ги поднесува трошоците, или *ако деца не трајат* (т.е. ако умираат) [ТГев(113)].

**Трајан** – машко лич. име запишано во Гевгелиско. Ова име носи симболика (т.е да 'трае, да опстои'), обично се дава на дете во семејство во кое децата умираат; на женското дете во споменатава ситуација му ставаат име **Трајанка** [ТГев(121)]; и **Трӑја́н** – име запишано во Кукушко ~ *Трӑја́н би́ше гудина́че* (и: *гудишна́к*) *ка́ бига́ме* – се мисли на бегството по погромот јули 1913 г. кога Кукуш и околните села беа уништени [ПК,2(36)].

**Тра́јчо** – 1. 'машко лич. име запишано во Кукушко' – в. **Трајан** ~ *на на́ш Тра́јчо но́го му-но́се гла́фта, че́ра це́ло ки́ло мӑсти́ка, не́маше са́ат, гӑ-испи́* [ПК,2(177)]; ~ *Ту́л'уфци сӑ-ви́кат ти́а на́ште рудни́ни що се́дат ду-па́рко, уд-ни́х-еј то́о Ту́л'ув Тра́јчо* [ПК,2(114)]; 2. изр.: **Тра́јко мо́-ј и́мто** (= препорака: да се избегнува конфликтот во комуникација со посилниот, односно со претставник од власта и сл.); сп. **трае (се)** 'молчи' [ПК,2(150)].

**тра́к*** m 1.'отпечаток, останка од нешто – трага' ~ *трáгуве шо сă, ут шó сáке нéка-ј дúра сă-вúке: чувéчка дúра, гувéцка дúра или ỷд зáјц дúра* [ПДој,Ник(131)]; 2. 'правец' ~ *уд кăда ветăрут* (север) *меѓата на полјто-ј туку речи кăто права бразда изорана ут Солун до Воден и гора долу ода по една трага су друмут* [МЕ,Р(71)].

**тракáли*** pf 1. 'обори на земја'; 2. 'со удар откине, симне плод од дрво' ~ *ќерац'úји о̦тáм вра̦в'ắха, гл'éдат на-то̦вá дрắво óр'а̦х'и пắлно, кóји ш'о̦ про̦мúнава фрắл'а̦ва̦т грамýди за-да-тра̦кáлат óр'а̦х'и* [ВБог, Бал(344)]; 3. – **(са)** 'се преметка по земјата' ~ *бело просо пак са тракалише на наќи на ваќи, и ка му са бактиса слушаќи, наеднăш застана, фати да и гледа сите криво и им риче: "Мулчејте, мулчејте, ајнаци ценабетлер"* [ТГев, 342]; 4. 'измести' ~ *ка уса̦мнá на нидéла͞та, Марúа Ма͞г... и Марúа ... ͞та̦р͞гувáле мирослúво балсáм да óда͞т да ͞гу мáжа͞т. И нó͞го рáно на ͞тáа нидéл'а у͞тúшле на ͞грóбо͞т, ка у͞гријá слắнци͞то, ем вел'áле ми͞гу нúх: Кóј ќи ни ͞тра̦кáли на нáс ͞плóча͞та* [MV,K(255)]; 5. fig. 'победи' ~ *са-најáдух зéлник, х'ич' нé-мибúш'и слáтук, зéх мắра млéкци, хапнáх и са-најáдух. Рáнуту станáх на-ш'éсти, си-ч'инúх идúн ч'áј, сапиúх... пáк излéгух на-кавинéту, најдóх другáри, играхми кнúги, матракалúха, платúх јáс кавéтта* [ВБог,Нег(339)].

**тра̦кал'áн*** adj 'отстранет, турнат' ~ *на идéн дéн уф субóта, пустрéт нóќ дóшле жéни навра̦з грóбут, и а нусúле бáлсам мúрослúв шо та̦ргувáле. Да а најдéле плóчата тра̦калјáна ут грóбут. Да как си флéгле, не а најдéле снáгата Господúнова Исус* [MV,K(333)].

**тракало** n 'кружна направа со чија помош се движат колите'; во Гевгелиско во минатото имало 2 вида коли: *арабаџијска* – има 4 *тракала,* служи за превоз на потешки предмети и *кулешка* – со 2 *тракала,* служи за превоз на полесни предмети [ТГев,421]; ~ *прику Вардар вăрва друмут на 25 км. ут Солун. Тука има мос и за пуминувајнто преко не плаќат сăл пишаците. Мостут икиматут му гу дава на прикупувача и тија зеват шо вăрва за селцка товарена кола 3 гроша; ут кари (концки коли су две тракалијна) 2 гроша* [МЕ,Р(72)].

**тра́мпа** f 'кога се врши размена на некои предмети од еден кај друг сопственик' ~ *áјде дă-нăпрáавме трáмпа ỷс мóјут кóјн' и твóјта кубúла* [СКук(337)]; ~ *прáвме трáмпа, óн ми-дáве урúс, áс му-дáвум фа̦сýл'* [ПК,2(113)].

**тра́мпе** impf 'разменува со некого едно со друго' [ПК,2(113)].

**трандафил** m, bot. Rosa damascena 'украсно растение со убави, мирисливи цветови, ружа' — домаќинот им одговара: *"Таја куќа што а палте,ваја е. Дилми сте фрлиле толко мирак на мој трандафил, е па неје он поаран уд вас. Нек сте живи вија – ки ви гу дадум!"* [ТГев(162)]; – секоја куќа има бавча во која освен *трандафил* садат различни цвеќиња: *црно око, стратур, звезда, бусил'ук, невин, миндер, кăз назли, шебој, пулинско, малока, чингел', цафаќ, анăмчиче* [ТГев(304)]; и: **триндафил** ~ *и царјут гу зема, гу кладе на бахчата му да чува таму един триндафил, само по едно гонце да му докарува на царју ката заран. Млогу врјаме сиромахот таја работа га тераши*

[V,PM,105]; ~ *Е, áма тá бáбăта му-рéкла тáка: "Шó ќи-збóрниш – сè триндăфи́ли д-излéгăт уд-ýспта". Тá шо збурвáла – сè триндăфи́ли, шáпки лéпи, лéпи... Дéуто дé удéл – сè прудáвăл* [ДК,Палј(122)]; ~ *един вечер, што му дошло на сиромахот, кату легнал да поспие, малку сон да земи, отиде един скакал на триндафилот и гу изјади гонцету* [V,PM,105]; односно: **трăндафул** ~ *нашјоо трăндафул ут-гранка-ј пудведин* (зафатен, добиен). *Ќи-ти-пудведум и нă-тебе на-есин* [ПК,2(91)].

**трандафилов** adj 'нешто што се однесува на трендафил (на ружа)' – на шега го прашуваат домаќинот: *"Вaја ли је куќа на Н–Н? Ни кинисаме сус тоја намера, оти чујаме да е он арин чувек и оти има една арна бахча, а уф неја една арна трандафилова китка. Нија пак имаме един арин карамфил, па дујдеме да са пугодме: или ти да ни ја даиш, или пак нија да ти гу тислим чинме"* [ТГев,162] – во контекстот има употреба на сврзникот **да** со интенционално-декларативно значење, наместо 'дека': **оти чујаме да е он арин чувек**; и: **триндафилов** ~ *едно време една ламја имаши тријси и девит синуви и една керка, која ја именуваха цăрнодреха. Таја ламја имала и една гора што га повел'аши. Гората са именуваши гора триндафилова* [V,PM(20)].

**трано** n 1.'вид храна, зрна од тесто, сушени на сонце, им се додава сирење, варени се јадат, обично наутро'; 2. изр.: **а уставили трано да суши** (така се кажува за девојката што се сакала со некое момче, но тоа од некои причини ќе се ожени со друга девојка) [ТГев,141].

**трап** m, top. 1.'длабнатина (природна или ископана), често на крајот од нивата'; освен како апелатив се среќава и како топ. на повеќе места во Серско-Драмската регија, сп. *Капи́нски Тра́п* 'падина' (Черешово, Драмско), *Нику́лски Тра́п* 'падина, пат кон манастирот' (Калапот, Зилјаховско) [ЈИ,Ми...(129)]; исто така: 'насипот меѓу ископаното': ~ *гáзи сè пу-трáпо, ним пу-рéдуфто* [ПК,2(113)]; 2. изр.: **ќи-сјо: нăпăлне трáпо** (= ќе настрада некаде, ќе погине) ~ *ного шкиите, лумпуве, ама ќи-сјо: -нăпăлне трáпо* [ПК,2(201)].

**трапéза*** f 1. 'маса на која има поставено јадење' ~ *тогас веки, вечерот, кату отиде да вичери сос царицата и сос момата му, на трапезата кату зборуваха, докара царјут и лафот на пепеларјувут син* [V,PM,48]; ~ *и затова да знаиш, ча твој брат је роден аф онша трите вечера: на прăмнојут вечир, как беши трапезата пăлна и неговата кăшта така ке да е пăлна* [V,PM,84]; и: **трепеза** ~ *на-Сја́рцка казá, на сéло Фрáштене и́ма адéт, когá се роди́ дéте мăшко и са-сабúрат стáрците и млáдите, агá му кладáт и́мето, та са-сабúрат фрéт сóе-хми да-едáт и пúет и благословет дéтето на-трепéзата* [ВДр,Фр(326)]; односно: **тăрпеза** 'долга маса од исковани штици, во дворот, *зă-нóго гóсте, нăрéдни ус-јăдни́ци, зă-свáдба, зă-кăритéнка, зă-саúр, зă-тăкви́ рă-бóти* [ПК,2(117)]; 2. 'јадењето кога е поставено на маса' ~ *дојдé чифу́тино да јáди, женáта му кладé трапéза. Чифу́тино видé, чá нéма га главáта, и сăрцéто и џиéрот; вéли на женáта: "кóј ги јáди главáта, и сăрцéто и џиéрот?"* [V,PM,129]; 3. изр.: **гу зема сос него аф една**

**трапеза** (= го прими како многу близок, па дури и да јадат заедно) ~ *тогá отидé и Кулýф на бјска, и Гóспод му дадé јáкос млогу и марифет; са чинú онбашиúа. От млóгу мýндр што бéши, цáрјут гу землá сос нéгу аф еднá трапéза, јадјáха кату брáтќа* [V,PM,9].

**тра́с** interj 'се однесува на шумот што се прави од удар (пр. со рака)' ~ *и вó му-ричé: "Шó мóри ти прáвиш? ... нă-мéн дă-ми-стрăмýвăш" – фрáс, трáс, идно шăмáр. Иш! Ти ми-тéпăш, да-а нéма, гу-устăвú, бигá, си-утúди* [ВЕв,Кор(305)]; ~ *Мáјката р'áкла: "Е, марú ќéрко, ја ќе-ти-напрáја ọт-чúсто брáшно питúнки и тéбе ќе-та-пýсна да-дукáраш ạлтăни". Кугá са-стéмнú дујдé калакáнзар и вúка: "Трáс, трáс девóјко, ọтóри ќа-та-јáда!"* [ВСер,Кал(336)].

**Тратана** top. 'расклонување на ридови' – во околината на Белотинци, Драмско; изведен од **трат** (печурка што се користи при секнување оган; според Ј. Иванов станува збор за исчезнат апелатив, возможно за бугарскиот, но во македонскиот јазик зборот се зачувал) [ЈИ,Ми... (203)].

**тра́те*** pf 1.'остави' ~ *вéл'ат га трạтúл жéнта, дрýга зимáл, óни си-знáат кóј нă-кóј тăртúл;* 2. изр.: **смéх трăтúхме** (= се изнасмеавме) ~ *уфчéра бúхме уф-нúх збрáни, сă-нăпијáме и адúн смéх шó му-трăтúхме* [ПК(Гăрб)].

**трахана** f – в. **трано** ~ *и о-таму стана, отиде на цaрјут, му вели: "ах пехер, ниа сакахми да дојдими фрет тука, ама мајка ми кладе трахана да чини"* [V,PM,62].

**тра́че*** impf 1.'мисли, претпоставува, му се чини' ~ *Лисúцта утúшла, си-лигнáла у-áдна трéва нă-áдну слăнце тăкá, и спúе тáму. Тéта Врáна пушитáла узгóра и ă-виdéла тáм дéка лéже. И утúшла, а-трă-чúла спúе* [ВВод,Крон(314)]; ~ *гу закачýат нáврạс свитúлуту, и сфéти на сúти шо са уф кýќата. Такá и вáшо вúдел да си сфéти при л'удито, и да приcлáват Тáтко вáш шо и на небúнити. Ним си трáчити шо дујдéх да расúпам нóмото или Профúтити, нé дујдéх да расúпам тукý да и тóкмам* [MV,K(299)]; ~ *сăта тија планини су сăта му градишта, села, су блаттă, су реката шо е пуслана като платно ув него, су селта расијани по полјто, су друзи турлиј шаренила, шо ти са трача, оти то шо а правил ва дујната истиклим гу избрал стридурекут уф Постул* [МЕ,Р(71)]; ~ *лесúцăта фăтúла дạ-рúе у-зéмин, а вóлците си-рéкле: "Грóбови ни-кóпăт". Пéтăлут па ут-грéда нạ-грéда, а вóлците си-рéкле: мéсто пáла зạ-дạ-нă-убéсăт. А бúбăта фăтúла да-вúка: брáк, брáк, брáк! Вóлците си-трăчúле óти му-вúка: Елáјте,...* [ВМег,Сар(315)]; ~ *кá сă сваршú сипúрут, да ки стáнат ка ки си удéле, дéтито Исус устанá на Јерусалúм; Јóсиф и мáјка му нé знајáле. Трáчиа шо бил су дружúната нáпри, удúле бајá виздéн, и гу пáлаа на руднúнити и на пузнајáти л'ýди* [MV,K(308)]; 2. 'губи' – во изразот: **си-гу-тра́че врéмто** (= денот, работата му поминува без резултати); за споредба на спомeнатиот лексички архаизам (од последниот контекст) в. во чеш. јазик **tratiti** 'губи', уште во срп.

**тре́ба** impf 1.'нужно е' ~ *нéкуј-си гу-учúл дéјту нóгу. Гу-учúл дéјту нóгу, дéјту си-нăучúл ка-трéба, си-нăучúл нóгу. Ех, си-вăрнáлу дéјту*

*до́ма, а́ма гу-нӑјду́ва та́тку-му дӑнӑмӑна* [ВЕв,Кор(303)]; ~ *ко́а ӑ-кӑчу́вӑа* (невестата на коњ), *му-пе́еја та́ква пе́сна шо-ӑ-и́мӑа ут-ста́ро вре́ме бите. Та́а пе́сна тре́бӑше дӑ–с-пе́е то́гӑј ко́га ќӑ-ка́чӑт нивéс-тӑта. Ко́ј ќи-чу́ше си́те ќи-сӑ-рӑспла́кӑа. Та́ка жӑл'уви́ти пе́сни* [ВЕв,Кор(307)]; ~ *уф-пе́тукут ќи-ка́ниа. Нивéјсти су-ра́зни ди́скути ка́ниа уф-се́лту рудни́ни или приа́-тел'и и си́те нӑ-ко́и тре́бӑши дӑ-и-ка́нӑт* [ВЕв,Кор(307)]; 2. изр.: **а́к сӑ-фа́тиш нӑ-о́рто тре́бе до-игра́јш** (= тоа што се започнало треба и да се заврши, без обзир) [ПК,2(150)].

**Требе́жето** top. 'земјоделски термин: ниви добиени со чистење, требење на просторот од камења, грмушки' (забележано во Горни Порој, Валовишко) [ЈИ,Ми…(206)].

**тре́би** (и: **тре́бе**)* impf 1. 'чисти воопшто' ~ *тре́бум кла́нцут* (извор) [СКук(337)]; 2.'чисти земја, градина од треви' ~ "*А, брӑ, риче́, гуспуди́н – ти́ја има́ле то́гӑј кӑту го́спови* (господа?) –, *ла́ј-га* (**лаги** = мисли), *и́мӑм идна́ ӑвли́а, се́куј пӑт а-тре́бам ут-тре́ви, ут-тӑкви́а, па́ и́ма* [ВЕв,Кор(305)]; ~ *Е, ва́ ни́вӑта, риче́, ва́ зе́мјӑта, ва́ тре́вӑта е-не́јна, не́јно че́до. Ко́лку дӑ-и-тре́биш, ко́лку дӑ-ӑ-чи́ниш, та́ па́к ќи-ни́кни. То́ му-ј, не́јно че́до* [ВЕв,Кор(305)]; – в село младите, момците освен што ги чуваат воловите, при орањето со *купачелник* од земја ги вадат корењата и ја *требат* земјата од друг коров [ТГев(282]; 3. 'кога од ориз, грав и др. зрнести плодови вади каменчиња и др. непотребни примеси' ~ *де́цӑта се́дна су-мо́-мите, пра́ва сме́шки, пе́сни пе́иа, мо́мити ве́зиа та́му, а изгутву́вӑа нивéстӑта, та́м ша́лува, ра́зни пита́ча, прикијӑта, чуре́пи пле́тиа и по́сле тре́биа жи́то, бӑлгу́р* [ВЕв,Кор(306)]; ~ *тре́бум ури́с* [СКук(337)]; 4. 'кога добичето што јадело отровни треви ќе почне да се дуе и постои опасност да умре, домаќинот од дебелото црево со рака ја вади (ја *требе*) отровната трева'. Отровната трева се вика *брол*, таа е од родот на пирејот, сочна е и пријатна за јадење, но е опасна [ТГев(382].

**трева** bot. 'ниско диво растение, основна храна на тревопасните животни' ~ *Е, ва́ ни́вӑта, риче́, ва́ зе́мјӑта, ва́ тре́вӑта е-не́јна, не́јно че́до. Ко́лку дӑ-и-тре́биш, ко́лку дӑ-ӑ-чи́ниш, та́ па́к ќи-ни́кни. То́ му-ј, не́јно че́до* [ВЕв,Кор(305)]; ~ *место брке да кундисе] арисал место биндисал] насрет село на мирата] на таја трева зилена] крај тија чешми шарени] крај тија води студени* [ТГев(98)]; ~ "*Ах ти́, му-ре́кла лиси́цта, знӑм ја́с ко́ј тӑ-нӑучи́ те́п тӑка́, те́та Вра́на, а́ма ќи-ви́де ја́с шо́ ќи-му-пра́м нӑ-не́а". Лиси́цта ути́шла, си-лигна́ла у-а́дна тре́ва нӑ-а́дну слӑнце тӑка́* [ВВод,Крон(314)]; ~ *от мӑра час типӑра дојдоха чети-рисите филдиши, кату бивули, на ливадите; јадоха, јадоха зилена трјава* [V,РМ,42]; ~ *Учéјтисте ут цве́тицте уф урма́нут как пура́стат ни́то са̜ мӑчат, ни́то пре́дат. Ви ве́л'ам на ва́с о́ти ни́то Сол... су то́лко ца́рштина шо има́л ут Бо́га са̜ размини́ кату́ на ти́а иде́н. Или тре́вата уф чи́рут, ва́ден ли́чи, и у́три си кла́л у-фу́рнута* [MV,K (264)]; сп.: **арамијска трева** (или: **ајдучка трева**) – лековита трева. Кога детето е слабо, суво и не напредува се вели дека е *маразливо*. На таквото дете му даваат мед

измешам со семе од тревата *гингер (Lapa Minora)* и 'ржана вода. Некои варат и му даваат *арамијска (ајдучка) трева*, други *кантарион;* се разбира во поново време бараат лекар [ТГев(124)].

**тре́м*** m 'покриен, но незаграден дел од куќата, нешто како претсобје' ~ *Кă-нăближúл ăдну-сéлу, зăчýл уд-ăднá кýјкă шкрúп–шкрúп уд-нéкуј рáјзбуј. "Чéкăј, си-ричéл дéду Гóспут, дă-вúдăм кáк ткáе тá жéнта тáму" и влизéл у-двóрут. Вá жéнтă ткáлă тáм, нă-трéмут* [ВВод(309)]; – денешните куќи во многу се разликуваат од некогашните кои биле без: "*тавајне, буарџна и удај* (соби) *за госте*". Зиме сите бораваат *уф куќи* (таму кај што е огништето), а през летото *уф трем;* зиме сите спијат на *софата* – подигнат дел во близина на огништето, освен младоженците [ТГев(286)]; сп. обичај: — на вториот ден од *Бужиќ* в црква одат само старци и баби, откако ќе заврши црквата во групи од 5-6 души одат по куќите *да шетат* (= да гостуваат). *Гостинската соба*, каде што ќе ги сместат гостите е покриена *сус шарени черги*, уште од *тремот* (претсобјето) гостите ќе речат: "*Ристос са роди! За ного гудини!*" [ТГев(88)]; ~ *Жéнта-му уф-дрýга удáја сéди. Прăвúа ручóк, сиднáа, му-вúка: "áј, ричé, вó пóрцито зéви-го, дă-му-нóсиш нă-тó шó нáј-ми-ј мúло". Ама вó, кá испăднá нáдвур нă-трéмут, му-ă-фăрли јăдéјнту нă-кучéнциту* [ВЕв,Кор(304)] – во контекстот забележуваме посебност во линеаризацијата: придавката и честичката за суперлатив не се во контакт: **нă-тó шó нáј-ми-ј мúло**.

**тре́мче** n, dem. – в. **трем** ~ *Чинúчка ќ-óјме дạ-чýкме. Кăрáјанăвта кýка бúше тăквá: кă ќи-флéјш уф-кýќта, нă-дéсно úма удáјка (зạ-гóсте), нạ прáво трéмче* [И,Гг(119)].

**трен*** m 'превозно средство што се движи по шини, воз' ~ *куту сурмáси чувéци, кăрáме дубúци н-áјн тăргóвиц, дујдéме тýка. Нă-трéно нé ни сă-дáвă пáри, трăгнáме пéшки, зă-шúă пáри ќ-óјме* (< ќе одиме) *нă-Сóфја* [ПДој(172)].

**Трена** – ж. лич. име запишано во Гевгелиско ~ *јузела је Трена ду две стомни] да ки јоде Трена на Бел-Дунав] да налије Трена студна вода] да наваде Трена цвеќе рано* [ТГев(172)].

**тресе** impf 1.'на брзина придвижува нешто' ~ *му дујдé на Исус идéн човéк, му сă пуклунú на нéгу, ем му вéли: Дидáскале, ти дунсóх дéтито ми на тéб, а úма ѓáволцка рăѓа, и дéка ки пикáса шо ки гу фáти, гу трéси и сă упинýа* [MV,K(284)]; или: 'истура, тресе, пр. покривка за да се исчисти, т.е. да паднат некои ситници, пр. трошки, што се имаат нафатено' – кога *софрата* (дрвена, округла направа со куси нозе врз која се става јадење) ќе се стресе, се внимава да остане и некое парче леб, да падне на земја, зашто не е добро *софрата празна да се тресе* [ТГев(289)]; или: 'раздвижува, во случајот гранки, за да паднат плодови' ~ "*Амáн, устăвéјте-ме, ним мă-утипувáјте, ас ки-в-уднéсум н-ăдно мéсто". Ги-уднисéла пуд-ăднá гóрница сус-éдри гóрнички. И имвéле: "Ас ки-сă-кáчум нă-гóрницта, ки-трéсум гóрнички"* [ВКук,П(287)]; 2. – **(са)** 'трепери, пр. од студ, страв и сл.' ~ *он кату ја одри сос стапот, она по стапот си здигна и си завила на неговата шиа. Тогај тој си оплаши много, си тресиши кату листу* [V,PM,175] – во повеќе

испитани пункта во кукушко-дојранската регија именката 'лист' се јавува во ср. род: **листо** ; ~ *и вóа бирбáтин измикáр извадéјти гу на надворéшна темнúца, тáмо шо сă мằчат и си трéсат зằбите* [MV,K(271)]; ~ *тоги, лелем, та прапала тенка Ванѓелино] те прапала да те најде Попуво Јуванче] кога гледе – што да виде, куту лис са тресиш* [ТГев(41)]; ~ *фати да вика и побратимиту му: ади братку, елајти и виа аф фурната, ама земајти и мăра вогин, ча измразнах!" И сè едно са тресеши* [V,PM,46]; ~ *мéчкăта кă-г-вúшла, сă-уплăшúла. – "Лéле, вó ќи-бúде јýнăк!" Дублизúла ду-нéго. Тó ут-стрá сă-кáчфа нă-идна крýша. Сă-кáчфа нă-иднă-крýша, сă-трéсе. И трисéштем тó ут-стрá...* [ДК, Лип(119)]; 3. '**ги тресе** работите што се испрани, ги поминува низ чиста вода, ги испира' [ТГев(242)]; 4. изр.: **нă-динáро сă-трéсе** (= се кажува за некој што е претерано штедлив) ~ *бугáт-еј, áма пá нă-динáро сă-трéсе* [ПК,2(184)]; **јака тресе** (= многу се жали од некого) ~ *кумшúјте уд-нúхка јáка трéсат* [ПК,2(168)].

**треска** f 1.'болест со висока температура, грозница'; со удвојување на заглавната единица се засилува значењето ~ *тýкă, ричé, вá вéчăр ки мúните, áма-ниă сме куту дудулúнка, óти дóш вăрнá, нă-измукрú. "Тýкă ки-прăнăќýвăте". Арну-áмă тóă дéн трéска врăс трéска нă-мéне, óти бóл'ăн, ем бéгум* [ПДој, Пат(173)]; сп. празноверие: – ако некој подолго време боледува го носат на различни *ликувити војчки* (< 'лековити водички'), како што се: *Ѓавучка војчка уд очи и уд глава* (: кај с. *Ѓавуто*, извира од карпа на самата обала на р. Вардар), *Мачковска војчка*, лекува од *треска* (кај с. *Мачуково*, сега за жал во Грција), *Бајалска војчка* (кај с. *Бајалци* – пак против треска) итн. [ТГев(285)]; – освен *треска* (грозница), најчести болести што ја напаѓаат породилката се: *глава* и *ум вртејне* (против овие болести народот се лекува на следниов начин: се зема половина *ока* (**ока** = кгр. и половина) црно вино и во него ќе натопат еден *екши симид* (киснат симид), и откако лебот ќе престоји три дена, породилката секое утро ќе зема по 2-3 лажици од тоа [ТГев(112)]; кај Верковиќ: **трешка** ~ *как виде царјут магарешката глава, трешка гу фтреси от страм. И сички јунаци са почудиха и вел'аха: "тју! бре толкос царјут не и можал за момата му да најди един јунак"* [V,PM(90)]; 2. 'болест, маларија' ~ *нóго пúјахме сулфáта* (лекарство кинин од кое пожолтува кожата) *прутиф трéска; áдно врéме кá нé бúше исýшино Мăнуспúтуфскуто Блáто уф-Стрýмица нóго бул'дýваа ут-трéска* [ПК,2(108)].

**треске** impf – в. **тресне** 1. и 3. – народот верува дека Свети Илија в рака држи голем *буздуган* и кога грми со него ја гони ламјата, а кога ќе го фрли *буздуганут* тогаш *треске* (= удира гром) [ТГев(74)].

**трéскичка** f 'ситно парченце од дрво, деланка' ~ *трéскички úма кул чикóро дéк иј-сéчме дằрвата; и збúрме зą-пóтпал.* Сп.: *óј* (оди) *збéри нéкаа трéскичка дą-зąпáл'ум óгино* [ПК,2(113)].

**тресне** pf 1.'удри, пр. со рака'; 2. 'доживее непријатност' ~ *"Фати се, Бојо, на оро] орото грубе биз тебе] моми си плакат за тебе]*

*иргејне питат пу тебе"] – "Как да са фатум, лудо, на оро] тате не ми купи фустан" – "Пукнала, Бојо, триснала!] от не ми кажа понапред"* [ТГев(369)]; ~ *óн тéгне, тéгне, си-ă-скину́ва пáшкăта. Лисúцăта бéга, вăлкут пу-нéа. Лисúцăта сă-пикнá у-ду́пкăта и вăлкут тăрча. Кóга фăштáше нóгăта, óна викáше: "А пу́кни трéсни, корен тéгнии"* [ДК(144)]; 3. 'удри гром' – кога ќе дојде празникот Св. Илија, тогаш се мисли дека е *сред-лето*. Тоа е тежок празник, никој ништо не работи, зашто е *аталија* (опасен) – *може да те млăсне и тресне* (= да те удри гром) [ТГев(74)]; – кога грми народот верува дека Св. Илија ја *трăчке* ламјата со боздуган, а кога ќе *тресне* (удри гром) дека ја убил [ТГев(432)].

**Треснатио Дап** top. 'место, даб во кој удрил гром' (Дервент, Валовишко) [ЈИ,Ми...(206)]. Во југоисточните говори на повеќе места е запишан глаголот **тресне** со значење 'удри гром', погоре споменавме пример од Гевгелиско: *може да те млăсне и тресне* (= да те удри гром) [ТГев (74)].

**трéс(ă)не** n 1.'прави движења за да се истресат, отпаднат некои работи што се нафатени' ~ *кá нă-мóжăхме дă-си-ку́пме нă-аднóч врéјка брáшно, купу́вахме пу-мáллчко кулку зă-аднó мéсне. Ет тó-ј тóо, сéкоо мéсне тóрба трéсне* [ПК,2(192)]; 2. изр.: **трисéни зăби** (= силна нервоза, страв, крцање заби) ~ *па óн му падná тéшку. Тóга ричé цáрот на изметчúите* (слугите): *Вąрзáјти на вóа рăци и нóзи и извадéјте тáму шó-ј плáч и трисéнито зăбите* [MV,K(270].

**треснова*** impf 'истура ситни работи (во случајот трошки)' ~ *На крај морету имаши един гол'ам камин, та истом по ручокот хождаши чобанинот, седјаши на камино да ручјаши. После ручокот тресноваши трохите от софрата на морету* [V,PM(169)].

**трет*** num 'кога нешто следува зад она што е второ' ~ *Змéо ą-пикнáл рáкта уф-глáафта и искарáл нéколку вóшки. Ѓу́птино пáк искарáл цéла шáка, ... кажáл дą сą прóбат и уф-трéто* [ВГев,Мир(272)]; ~ *Пăрвąта рąчéла: "Е, дé-ј жúва и здрáва". Дру́гąта: "Ká ки-пурáсне, тó: шó-ј дóјдăн мăш дą-ј-бúде". Трéтта па рąчéла: "Уф-гулéм грáд д-óде". Ут-тáм стąнáле тú:, си-уддéле* [ВДој,(277)]; ~ *Гă-испúе вó:та, гу-ту́ре прăстăно и ричéл: "Тáа ке: нă-фтóрио брáт". Оде уф-трéтта удáа, нáјмăлéчкăта дéка бúла, та: шо гă-услубудúли, и ту́ка úсто тăкá. Ричéл: "Тá: ки-бúде нă-мéне"* [ПДој,Ник(168)]; ~ *нă-трéтију пăт рúба излувúх, зимáме дă-га-извáрме. Рăстăрбушéјки, нóждум еднá чéша. И му вúке мóмта: "Ама што ху́бава прúкăска ми-гувóриш, тăквá прúкăска нé бих-чу́л"* [ВКук (284)] – во контекстот се забележува несоодветна конгруенција: субјектот во ж., а предикатот (л-фор.) во м. род – *вúке мóмта: "...нé бих-чу́л"*.

**трú:** impf 1. 'допира и движи нешто'; 2. изр.: **му-трú: сóл' нă-глáвăта** (= го малтретира, го измачува) [ПДој (137)].

**трибу́ва** impf 1. 'има потреба, треба' ~ *"Ќи-нáјдиш мéсу, ăнă-бúвăл úли тéле, ќи-гу-зăкóлиш, ќи-гу-удéриш, мéсуту ќи-гу-клáјш бáшкą, тá кóжта ќă-нăпóлниш вóда... ко-ќи-рéчăм – крáк! ăнă-чăпчáк вóда ќи-ми-ту́риш дă-сă-нăпúăм". Јунá-кут нéкуа бúвăл зăклáл, прăвúл мéсу кóлку трибувáл* [ВВод,Крон];

(312)]; ~ *авăллúа-ј зă-нóсне, трибýве дă-т-пумогне некуј* (прид. **авăллиа** се однесува за нешто што е нестабилно) [ПК,2(17)]; ~ *пýле тáму ăнă-змúа. И вó извáјѓа тó буздугáнут – пáт! Тá мáјкă-му нă-тúа пилúшча ... óде и-му-вéле: "Шó сáкăш дă-тă-пудáрум шó му-уткинá чéăта". – "Кáжи, шо ти-трибýва"* [ВВод,Крон(312)]; и: **требува** ~ *пáк извадú и за децата дрéхи, извадú хáрни постéли, пéрници, извадú л'áп, мáнџи и другу, што му требýваши, извадú сúчко, си напăлнú кăштата му* [V,PM,148]; ~ *а нéразбрáни да т̄éшки уф сăрцит̄о, т̄ребýва да верýват̄е на сăт̄и шо си кажáле Профúт̄ит̄е* [MV,K(253)]; ~ *тогáс тој вéли на кадијскиј човéк: "на мéника, брáте, не ми трéбуват алтăни, жéна ми требуваши, жéна землáх, да га úмам до вéк"* [V,PM(11)]; ~ *му вели: "а áбре, зашто ногите си клаваш аф сенката и главата на слăнцету?" Тогас Дели-Димо му вели на негу: "еј гиди, побратими де, ногите требува човек да има на ихтибар". Богатиот фати сос негу да са џинглеишисува* [V,PM,66]; односно: **тр'ăбýва*** ~ *ја-звáж'дами т'éнџ'ирáта сăс-шурóпу, ја-турнувами на-врăх баклавáта, сă-натуп'óва и фáш'тами с'éтн'а да-јид'éми; тр'ăбýваши да-бúш'и халúс баклавá* [ВБог,Су(342)]; – кога има гости (за празник) разговорот обично го почнува домаќинот: "*Е, вија дни таквија са! Зашто и дадел Господ, анџак да си одме едни уф друзи, да са видме и да са чујме*". Штом ќе се напијат кафе гостите си заминуваат со зборовите: "*Имаме оште пријател'е, трабуве и них да убидме и да и видме што работат*" [ТГев(90)]; ~ *един ден са субрале сите жита, малце да са пуразгуворат. И дудека са сите заедно, чунки биз них не може ништо да биде, и да не са они трабувшие сăт свет корáјна да јаде...*; 2. 'кога нешто се прави во врска со некое верување, по навика, се објаснува со: *така трабуве*' – пр. кога паѓа град народот верува дека Господ сака да ги казни луѓето. Тогаш ги вадат надвор *кациата* (лопатка за жар) и *сацакот* (троножец). Ако ги запрашате зошто тоа го прават тие немаат одговор, туку ќе речат: "*Трабуве*" [ТГев(432)]; – проширената употреба на имперфективната наставка **-ува (требува)**, што се додава на имперфективен глагол **(треба)** одамна ја забележил истражувачот на долновардарските говори Ст. Романски: **шо ти-трибýва** (м. 'треба'); 3. изр.: **не трабуве глас да пуште** (= да не прозбори) – кога жената *вапцуве* (бојадисува) не треба да зборува, не *трибуве глас да пуште уд себе*, да не би и бојата *испаѓала* [ТГев (365)]; поговорка: **деца не трабуве пу пăтут да са мочат, да не са разбол'ат** [ТГев(248)]; сп. **тр'абóва**.

**триштéн** adj 1. 'удрен од гром'; 2. fig. 'здрвен, со изгубен поглед' ~ *тóо пá кá-ј зąстанáл, алúс триштéн: "пудмăрдни се мáлчко дé"* (истави се, тргни се) [ПК,2(113)]; сп. **трéсна** (удри гром).

**три** num 1. '2+1'~ *вел'áл: шо Човéшнуо Сúн úма да си придáди на грéшни л'ýди уф рăцити, и ки си убéси наврąз дăрвото, и на трúта дéна ки-уживéи* [MV,K(334)]; 2. изр.: **сă-прáве нă-трú-и-пýл** (= иако му е познато се прави како да не знае) ~ *ас му-кăжýвум он сă-п̄рáве нă-т̄рú-и-п̄ýл* [ПК,2(197)].

**тригúса*** pf – в. **тригúсува** ~ *утúдуха на-мисúр'ут, тригúсаха мисúр'ут,*

*зл'ази двá тувáра; ха-тувáр'ạха двáта кóни мисúр и идúнајут кóн' гу-јáхна д'ӑдуту и трӑгнáха да-си-пóјат* [ВБог,Вис(340)]; ~ *на нéгу му бéши úмету Панóл, на самовúлата Кúра Мáргу. Дватá сетни ги чý-ваха лóзите, и дојдé врјáме, ги тригúсаа лóзите, собрáха хáк трú алтӑни от лóзите, хакóт тóлку бéши* [V,PM(139)].

**трйгус** m 'гроздобер' [ДК,Емб(106].

**тригйсува** impf 'бере плодови од растенија' ~ *утринат'á úш'тạха да-пóјат да-тригúсуват (да б'éрат) мисúр'ут; му-вил'áт на-д'ӑдуту: "Тú-си стáр ч'ув'áк, с'ӑт' у-думá сӑс-мáлкат'ạ, нӑј да-пóјми на-ми-сúрут* [ВБог,Вис(340)]; и: **тругйсва*** 'бере грозје' ~ *Тóлку врéме тúа итӑрвите нé-ӑ-сакáле тáа пóмӑ-лéчкӑта нивéста. Пóлúчна бúла. И сéӑ кӑ-дӑ-ӑ-зӑгúнӑт? Дóшло врéме дӑ-тругúсфӑт лóзја и óни му-рéкле нӑ-тá: пóмӑлéчкӑта итӑрва: "Ај дӑ-тӑ-пúкниме у-бóчфа дӑ-ӑ-чúш"* [ВКај,Рак(324)].

**трије** impf 1. 'притиска, гмечи' (пр. болно грло се *трије* со зејтин, зејтинот може да биде и помешан со спирт, кога гушата ќе се *истрие* се обложува со кромид и зејтин; ~ *бóлиста* **булмӑџá** *мӑлéчките, бибúнта гӑ-прáвӑт. Имат нóго бӑлгáме* (шлајм), *нӑ-мóж дӑ-ј ис-пл'ýт и зӑ-тóо бáпте ус-прӑс им-ги-вáдạт, им-трúит нӑ-грӑпчето на-плéшките. Тó-ј ут-стýт, áк измӑрзне малéчкуто óш кá џúџе* [ПК,2(26)]; 2. – (са) 'се струга' – на *Ѓургевдин* младите се л'ул'ат со јаже што се префрла преку некоја погодна гранка, но пред тоа на гранката се става крпа за да не се *трије* јажето [ТГев(158)].

**тријан*** adj 'иструган, исчистен од нешто нафатено' ~ *да не ми нас-тӑпиш, лудо, меснати ми пети] месснати ми пети, лудо, на бајна бајнани] на бајна мијани, лудо, сус гебре тријани* [ТГев(158)].

**трјјси** num '20+10' ~ *едно време една ламја имаши трјјси и девит синуви и една керка, која ја именуваха џӑрнодреха. Таја ламја имала и една гора што га повел'аши. Горапа са именуваши гора триндафилова* [V,PM(20)].

**Трикала** top. 1.'град во Грција'; 2. изр.: **трикала да фатиш, дома да не си дојдиш** (клетва: = да се изгубиш во свет, во неповрат) [ТГев(319)].

**трйма** num 'тројца' ~ *Мӑжӑ јáхнӑл кóнчјӑту, пӑк-женӑтạ сạ-кáчилạ на кубúлатạ И двéт'ạ билú трýдни. Пу-пӑт'ạ кóнчјӑту сạ-умурúло и кáзӑлу нạ-мáјкạ-си чи-му-јạ-мнóгу тéшку. Кубúлӑта му-реклá: "Тéб'ạ ти-јạ-тéшку чи-нóсиш ӑдӑн, ам-јá шту-дạ-рéкạ кӑтó нóс'а трúма"* [ВДр,ГБ(331)].

**тримéжде** impf ~ *кá-ј чувéк бóлин, сѐ гúне, сѐ сӑне* (се суши) [ПК,2 (113)]; – детето може да тримежде од болеста **сакмаџа**; – кога детето е жолто и постојано *тримежде* (не сака да јаде, ќе ја обеси главата и има температура) се вели дека има *сакмаџа;* таа се лекува на следниот начин: со разблажен оцет и лук на детето ќе му тријат грпчето и рамењата, или пак (ако е многу жолто): ќе се земе жолта *кручница* (измет од кокошка) и една жолчка, тоа ќе се измеша и ќе му се даде на детето да го јаде; ако детето е повеќе *сијно* отколку жолто, пак од болеста *сакмаџа*, ќе земат малку зејтин, малку шеќер и малку лук, па сето тоа заедно ќе го истолчат и од таа смеса му даваат на детето да јаде, а исто така ќе го измажат по телото [ТГев(123)].

**тримире** impf – во почетокот, кога се држи *Гулемјо (Виликденски) пос* три дена ниту се јаде ниту се пие, тоа се вика: *држи тримире.* На третиот ден се оди в црква на литургија и на верникот му се дава чашка *света вода* од *Богојавлејне* и *нафура* (залче лепче) а тој ги *целива* иконите (глаголот *целива* се употребува само во црквената терминологија, инаку се вели *бакнуве*).

**трио́н** m 1.'мала пила (бичкија), има рачка, се употребува за поситни работи' [ПДој(120)]; – во минатото во с. *Бугуројца* (Гевгелиско) некоја жена *Фариија* селаните ја обвинувале дека прави магии, дека е вештерка, Таневиќ запишал како некој и́ рекол: *"Знам оти си маѓесница, ама ако та видум да флезиш уф мој двор, знај оти сус тријон ки та закол'ум"* – ова е указание колку зло може да донесе една заблуда и празноверие, особено ако е колективно [ТГев (67)]; 2. 'вид нож' ~ *тó-ј ус-си́тни зъ̆пчта, зъ̆-ре́жне лóзе* [ПК,2(113)].

**трипа́ри*** impf 'се тресе, трепери' ~ *кóн'у му ве́ли: "сега́ ка́к ки проми́ними от зла́тната ја́бъ̆лка, да гле́даш да иски́ниш еди́н да́л и да побе́гними". И тóјнака вјахна́... и от дале́ку как виде́, ја́бъ̆лките трипа́раха от слъ̆̀нцету, простріа ръ̆ка́та му, искина́ еди́н дал* [V,РМ(113)]

**трипе́зник** m 'крпа врз која се става јадење'; сп. **трапеза*** ~ *вó, дạ-прóстиш, сạ-мучáл у-тó: ќу́пут унъ̆̀тре и ва: де́н, у́тре, ва: де́н у́тре гу-нъ̆пъ̆лни́л ,тó: ќу́пут. Пу-вре́ме дóшло ре́т, ви́ќе зạ-дạ-у́мре. Устъ̆ре́л ви́ќе. Си-ј-викáл де́цта, му-ре́къ̆л: "Си́нку, дóнсте-ми иди́н бе́л трипе́зник"* [ВМег,Зб(321)].

**Трипун рижач** m 'име на светец' – празникот Св. Трипун паѓа некаде кон крајот на февруари, оттогаш почнува да "мириса" на лето: *Свети Трипун сече, ама на лето мирисе.* Од тој ден луѓето почнуваат со работа в поле, особено во лозјата и бавчите. *Свети Трипун* бил винар и имал многу лозја. Кога го режел лозјето (сп. **рижач** < реже, со редукција) тој слушнал како пее некоја девојка и се *продвикнал: ох, ох, ох,* но тоа била неговата сестра *(Св. Бугуројца)* и според легендата *Господ* го казнил и тој режајки со српот си го отсекол носот зашто се *продвикнал* на сестра му, мислејќи дека е туѓа жена. Тој ден треба во секое лозје да изрежат по три лозници (*главини* – во говорот) и секоја *главина* треба да се попрска со пепел и со *света водица.* Жените на празникот *Свети Трипун* ништо не работат, особено ја избегнуваат работата со игла. По ручекот одат в поле и берат зелје, бидејќи тој ден треба да се вкусне *зилинило* [ТГев(29)].

**трисили́ште** n 'такво место што, ако се стапне, ногата пропаѓа' ~ *тъ̆ка́ съ̆ ви́ке де́к и́ма не́ко: ка́л, не́ко: ду́пка, де́ка гнија́ло та́мка съ̆̀то, зна́чи де́к пръ̆па́жде* [ПДој(128)]; уште го викаат и **мучурлу́к** ~ *уф-Мунуспи́туво и́мше мучурлу́к, а́ма о-исуши́а* [ПК,2(113)].

**трискал'ав*** adj 'тој што често боледува од треска, грозница' ~ *младо си саках, мале] лудо си зимах] се пугудило, мале] сѐ булникаво, мале] сѐ трискал'аво* [ТГев(142)].

**трискута́вица** f 'продолжителен шум, трескање' [ПК,2(8)].

**трисинина** f 'ситни конци, влакна што паѓаат *(се тресат)* при ткаењето'; сп. верување: кога брдото со набрди-

лата ќе се наполнат и не можат да се движат платното се сече, момците не треба да влегуваат во собата ниту да згазнат на *трисинината* бидејќи не ќе можат да се оженат [ТГев(364)].

**триснувајне** n 'удирање гром'; сп. суеверие: при пороѓајот, за да се олесни, некои бабици носат *камин уд триснувајне*, наводно паднат од небото кога удрил гром, тој камен го ставаат во вода и потоа и го даваат на породилката да го смука, или да се напие од водата [ТГев(105)].

**триста** num '200+100' ~ *му рече: "това гу рече, л'у тинак инак не можиш да чиниш, туку да му кажиш на тјах, да пуснат един чирак, тој да пушта, тинака да сучиш – не три педја, туку триста лактја!"* [V,МР,59].

**трису́л'ка** f (m) 'плашливец, од ситници се притресува' ~ *амáн пạ тú шо трису́л'ка си, уд-нúшто ќи-ј-нăпăлниш гáштте* (ќе се посере) [ПК,2(114)].

**трису́л'ки** pl. 'дрвца што удираат по воденичкиот камен и така житото што се меле паѓа рамномерно'; со истово значење на односниов терен (кукушки) запишавме и: **чăкăлдáци**.

**трисупáшка** f, zool. 1.'вид птица со долга опашка што потреперува кога се движи, оттаму и името'; 2. fig. 'плашливец' ~ *дóд Рáјна-ј трисупáшка, сă-бóо пéт дă-ј кáже нă-снáата* [ПК,2(114)].

**Трúте Чу́чура** top. 'ниви и чешма во околината на Горно Броди, Серско' [ЛИ,Ми...].; во македонскиот јазик називот **чучур**, делот од чешмата од кадешто истекува водата, се третира за дијалектизам, во стандардот место него се употребува **шопур**.

**трифúл'** m, bot. Trifollum 'детелина' [СКук(337)].

**трúци** pl. 1. 'остатоци од брашно' ~ *трúци устáнуват кá гу-сéет брáшнуто; 2. трúци пăдúнат и кá-ј бúчạт дăските* [ПК,2(114)].

**трó** adv 'малку' ~ *сă-кáчфа крúвјут нă-слéпјут и óдăт. Пу-пăтут дéк удéа нăóжцăт иднă кру́ша. А вá фтăсáла. Е, лéпи, жăлти кру́ши. И му-вéле: "Нé зăстăну́вăме дă-јáдиме трó кру́ши?"...; ~ óдăт у-Сăбуцко нạ-кăдúјта, му-вéл'ăт: "Кạдú, тăкá и-тăкá, вó ќу́пут и-пóлн пáри, тáтку-ни устáви клéтва зạ-дạ-н-гу-дéлиш тú". – "Арну", рекăл кăдијта. Фăтúл а-пуслáл удáјта су-килúме. Му-рéкăл: "Сéга, вó ќу́пут ќи-м-гу-кáчте нạ-глáфта, трó-пу-трó"* [ВМег,3б(321)]; ~ *му-вéл'ăт: "Кулкáви цúте пурăстéа? Двé цú и иднă-мáчка ти-рóди". А-фăрлúле* (мајката) *при-пáтките тáму, у-крушнúците. – "Фăрлите-му трó лéп, нéка јáде!", му-рéкăл. И тá кóга и-вúшла, му-рéкла: "Гóспуди, шó рéку јáс, тú шó ми дáди"* [ДК,Лип(114)] – во контекстот краткaта заменска форма за неправ предмет **му** за м. род се јавува обопштен и за женски: **фăрлите-му трó лéп** (се однесува за мајка).

**тро-тро** adv (удвоеност од стилски причини – да се потенцира) ~ *бидејќи тука руден, и като шо гу имам пуминато детинството ми и шо гу знам селто и работјите, лагам оти не ки биде лошо да а пузнајам русската публика тро-тро су живувачката ув во село* [МЕ,Р(69)].

**троица*** num 'тримина' ~ *тогáс децáта, кату чу́ха такá от тáтко им, и троúцата спăлзнáха рăка и излéзоха от тáтковата му кăшта, кинúсаха и троúцата да тéрат*

*кăсмéт* [V,PM(20)]; ~ *другáрите вел'áа: "ету тýка úма зájци. Да úдими!" Ама óн, нáпротúво, úдиши тáмо, дéка нéма зájци, зaштó сáкаши да нájди врjáме да побéгни: не бéиш за да си вăрни наsáт. Другáрите, кату не послýшаа, óн утепá троúца дýша от другáрите* [V,MP,111]; ~ *еднó врjáме трú аргáти побрáтими бúли, работеха и троúцата по шеjсéт пáри на дéн, работúха такá млóгу врjáме* [V,MP,117] – во југоисточните говори чести се примерите со нерегуларна употреба на предлозите, во контекстот предлогот **по** се јавува наместо 'за': **рабóтеха и троúцата по шеjсéт пáри на дéн**; и: **трýјца** ~ *трýјца брáтја сă-нạгувурúле ќă-óдат ќ-а-тéпạт лáмјạта. Утúшăл пиwúн éн гулéмјут. Фурнạџúјте му-рéкле дéк ќ-óјш?* [ВГев,Мир(273)]; ~ *бăшчá-и вéле: "Е, кáк мóже нú: дă-тă-дáме нă-кăвăџúцкио сúн, а цáрцки сúнуве кóа тă-мóл'ат". "Нé, вéле, jác нéго си-гу-сáкум". Шó ки-нăпрáвăт? – и трýјцăта ги-збăрýвăт, тú: стрóј-ницuте шó сă* [ПДој(146)]; ~ *иднó врăм'ạ сă-бăли трú брáта сирумáси, н'ăсă им'áли рáбута, сă-ч'ýд'ạха ш'ó да-прáјат. Идúн д'éн' трăгнуват трýицата да-пóјат на-рáбута* [ВБог,Вис(340)].

**тролетница** f 'треска, грозница што трае долго време односно што се повторува' – народот мисли дека болеста **треска** доаѓа ако некој јаде зелено овошје или пие вода *на-штину (на гладно) срце,* или ако јаде вруќа лубеница што стоела на сонце. Има две врсти: едната почнува *сус ладно*, другата *сус топло*. Ја лекуваат прво со прочистување, за *сурмек* се зема *рачиново* (рицинус) а потоа се зема *сулфато* (кинин). Освен *тролетница,* споменатава *треска* ја викаат и *тригудишна* [ТГев(239)].

**трон*** m 'царски стол' ~ *му рéкạл на них: Истина ви вéл'ам на вáс, óти вúа шо дујдéхте пу мéни, на тóа сăд, кóга ки си сéдị Чувéшнуо Син уф приславéнио трóнот нéгуво, и вúа ки сéдите на дванáдесет трóнови* [MV,K(263)]; ~ *ним сă плáши Мариа; óти си нáшạл дáр ут Бóга. И ету ки устáниш тéшка уф сăрцито, и ки си рóдиш дéти, и ки му кáжиш úмито Исус. Вóа ки бúди гулéм, и ки му дáди на нéгу Господúн Бóг стóл (трóнут) тáткува* [MV,K(316)]; ~ *ричé Гóспот: Кóга ке си дóјди Човéшноу сúн со слáвата нéгува и сúти сфéтéни* (светци), *тóга ке си сéди наврạс трóнјот приславéнио нéгуво* [M,VK(281)].

**трончо** m 'дебелко' – според Ст. Романски од придавката **тром-ав,** сп. **глух-чо** од 'глух'; ~ *едно време имаши един јунак, името му беши Дили-Димо, којту беши един трончу ишику, дибел кату бăчва* [V,PM(66)].

**трóпа** impf – в. **трóпне** ~ *"Кóј трóпа на пóртата? " – "Кăде тáтко-ти?" – Тáтко-ми не-ј дéва, тúди да бéре од тăрн сăме да сăје* [ВСол,К(288)] – запишувачот на приказната (М. Вукчевиќ) дијалектниот прилог **дева,** што значи 'пред малку' го употребил не соодветно. Споменатиот прилог од југоисточните македонски говори го разгледува акад. Н. Толстој во статија "Руско-македонски лексички паралели"; ~ *шó гу-вăргáлиш тóо бýре, нéли глéјш кóлко трóпе, рăзбудú мáалта* [ПК,2(32)]; ~ *Унú пучнáли да-трóпат. "Утóри девóјко, да-та јáда!" Унá са-исплашúла и казáла: "Мáченце, кýченце кáк да-кáжа?" – "Кáжи, дукáрај-ми*

(донеси ми) *чи́с"* [ВСер,Ка(336)]; ~ *му-дăди́л един-гăрс пáри, му-ричéл: "Нá вúе пáрте дạ-си-рăбóтиш, дạ-j-чину́виш, дạ-си-j-брójш, кạ-ки-тạ-ви́дăт снájте дạ-ви́jш дáл' нé-к-тạ-сáкăт". И вó му-j-дăди́л ти́е пáрте и си-и-брóе, си-и-трóпе унă-тре у удájта* [ВМег,Зб(321)].

**тро́пке(а)** impf – в. **тро́пне** ~ *"Мури, иди види, Митро ле ќерко] који тропке на порти, Митро који тропке на порти!"] "Мури, на порти си тропке, ле мале, мојто армасниче, мале] мури, пило, се јупило, ле мале, мури, пăтило, мале"* [ТГев(172)]; ~ *кога ки идиш тамунака, да здигниш на кон'у четрите ноги, да му туриш свин-гер на петали месту, ча инак ки тропка кон'ут, ке да си разбуди протудрак* [V,PM,74]; ~ *Она зé јатагáнăт и сиднá узáт у-палхи́рăт да-чéка. Тóкмо у-полу́нош палхи́рăт фати́ да-трóпка, и мóмата дигнá јатагáнăт. Иднó си пăхнá хармúјата глáвата мéѓу жил'áста мóмата го-удри́ со јатагáнăт и му-го-сичé прáвото ву́хо* [ВЛаг,Ај(338)] – во контекстот се среќава лексичкиот архаизам **прав** 'десен' (сп. во словенските јазици и на запад и на исток).

**тро́пне*** pf 'со удар на нешто направи шум' ~ *Чéка кадúја 'днó дéн, двă да хóди Стратин-оџа да-чи́нат лáф – нéма нúшчо! Тóва кадúја пушти́ да-му-ви́кнат Стрáтин-óџа. Кáк ти́даха, да-трупнáха на-пóр-тата, Стратин-óџа се-прави́ мóма* [ВСол,К(293)].

**тропкăне** n 'шум од удар'; сп. **мрежа зă-тропкăне** 'име на рибарска мрежа со која се лови во Дојранското Езеро, правена е од *кăрел'* (многу јак конец, во минатото го купувале од Солун), со неа ловат *плăтици* и *крапуве* (имиња на риби), долга е околу 50 м., широка 3 м., се поставува ноќно време' [ПДој(128)].

**троскувиц** m, bot. 'вид трева, пиреј, Andropogon ischaemum' – коренот од оваа трева се додава на бојата што се добива од ореови лушпи и корење што се варат заедно со *стипса* и модра галица и така се добива *кавету́злија (браун) боја* [ТГев(358)] .

**тро́скут** m, bot. 'пиреј' – в. **троскувиц** ~ *тóо трóскуто али́с тéл' кá сă-зăплитéл пу-џéлта ни́ва* [ПК,2 (114)].

**троше́ни** n 'кршење' ~ *лешúцата фати́ да си плáчи нóгите и́: "óх, нозúнки, нозúнки за плакáни, глáва за трошéни! Тáтко ми не бéши кадúа да сăди, јáзе штó сáках кадúа да си чúнам и да сăндја човéк и змúа"* [V,PM,139] – во контекстот има потврда за присуството на остатоци од назализам, сп. **да сăндја**.

**Трохал'ато** top. 1. 'падина со карпи' (Ловча, Драмско); 2. 'урнатини, остатоци' (Руждене, Драмско) [ЈИ, Ми...]; од стсл. **троха** – називот е општословенски (руски, српски, полски итн.); во македонскиот се среќава како **трошка** 'сосем мало парченце, пр. од леб'.

**тро́ши*** impf 'opp. на економисува, односно на штеди' ~ *тáткуто вọди́л есáп, икунумисувáл, пурăснáли дéцта, фати́ли до-рăсту́рат имáн-то, дă-трóшат, тáткуто нă-мóж дă-j-кумáнде, ви́кме: гу-пушти́ фрóн-то* [ПК,2(158)]; ~ *нáјмạлéчката ќéрка ќи-т-јаа зăпáле чéргата, димéк нóго трóше, ил' па-j нéкаа чипăришăк* [ПК,2(176)]; ~ *ӯулéм ду-маќин-éј, нé т̄рóше, нóг̄о чу́ве, уд-аднóт̄о двé п̄рáве* [ПК,2(203)].

**тропка** adv 'малу' ~ *тија планини шо гу упашуват полто на југ и*

*угри-сланца на Постол му велат Елимбо. Ут селто Постол не сă пулја морјто, сă пулја кату да не е тропка уд полјто заградено* [ТГев(253)].

**тропкаџија** m 'тој што не ги штеди парите' – *думакинот* не седи *ајл'ак* (без работа). Тој дава пример на другите во работа, штедливост, јадење, пиење и во сè. Добриот и паметен *думаќин* обично не е *тропкаџија* и *уварда* – да чести кого ќе стигне [ТГев(282)].

**тру́де (сạ)*** impf ‘настојува, се грижи за нешто’ ~ *ги-срạтнáл едúн стáр чувéк, тугáј ги-пукạнúл дạ-дóјдат при-нéго дạ-живéат. Он бúл нóгу бугáт, áма нạмáл ни-жéна, ни дéца. Ивáн и Тúна устанáле при дéуто. Он са-трудúл дạ-им-ги-зạ мéне рудúтạл'то* [ВДој(277)].

**тру́дна** adj ‘жена (односно општо за женско суштество) што носи плод во утробата, бремена’ – кога жената ќе го изгуби својот *ред* или *време*, тогаш знае дека останала *трудна* или *туварена* или *тешка* [ТГев(103)]; ~ *а вá трéкăта остăнáла трýдна, áма јạ-нéма дă рóди. Ама кóа рудúла óна, си-кучúла и кýчкăта, сạ-мáчила и мáчкăта* [ВЕв,Кр(301)]; ~ *ăднă ýтрин ч'ул'áкạ кáзăл нạ-женăтạ-си дạ-úдăт и вúдạт уфцéт'ạ. Кушá-рăта билá дạлéч извăн сéлуту. Мăжă јáхнăл кóнчјăту, пăк-же-нăтạ сạ-кáчилạ на кубúлатạ И двéт'ạ билú трýдни* [ВДр,ГБ(331)]; ~ *дојде време, са ужени и от три месици трудна га остави жената му на дома му, и отиде тојнака на чуздина да работи* [V,PM,86]; ~ *от то вечер ако останеш трудна и ако родиш мома и да нарасти да гу продадеш това прăстен, да чиниш прикиа* [V,PM(55)].

**трујајне** n – на места каде што водата не истекува риби се фаќаат и со *трујајне*. Има треви што се отровни, тие се иситнуваат се мешаат со тесто и се фрлат во водата. Освен отровни треви, некои како отров користат и жолчка од овца или говедо, којашто исто се меша со тесто и се фрла во водата и рибите јадејќи го отровното тесто умираат и бидејќи водата не истекува луѓето ги собираат [ТГев(396)].

**трумáкса (са)*** pf ’се избезуми’ (?) ~ *да ка дујдé читúри саáта на нóка, утúди кăд нúх Исус газáки у-вóдата. Ка гу видéа ученúците шо бéши газáл уф мóрито, са трумаксáле, и вил'áле гиá таласăм бúле. Исус éмен и викнá на нúх, ем вéли: Елáјтисте на ýмот, јá-сạм* [MV,K(267)].

**трундúр** m ’дабово дрво, стои напречно на **курáбо’** ~ *нă-трундúро úма прувáл'ăно дýпки кóлко-ј ширóк курáбо, дéка стóт чивúјте, нă-тúи чивúј флéвăт дýпките нă-трундúро. Курáбо-ј ширóк мéтăр и двáјсе, дăлк еј пéт и шéјсăт, вăрхо нă-курáбо сă-вúке чилó* [ПДој(128)] – **кураб** (= чамец што се движи во Дојранското Езеро).

**труп*** m ’големо, дебело дрво, трупец’ ~ *тá-ј нóго гулéма бичкúа, ус-н'áа сéчат мăже трýпуве, шó-ј нóсат ут-плáнинта* [ПК,2(114)].

**трупáл'ка** f ~ *тá-ј нóго гулéма бичкúа, ус-н'áа сéчат мăже трýпуве, шó-ј нóсат ут-плáнинта* [ПК,2(114)].

**трупузạмáндạл** m ’вид волнен покривач’ ~ *ус-трупузạмáндạл нивéс-тте и-пукрúват куфчéјсте. Трупузạмáндạло úма ут-трúте стрáни рéси, óн еј ткáјн* [ПК,2(114)].

**трушнúстап** m ’детска игра со стап што се фрла така за да падне на земјата на еден од краиштата’ [СКук(337)].

**трă** impf 'притиска со движење врз нешто, трие' ~ *и тојнака, кату га зема, отиде аф реката, га трă сос песок, га чини бела-бела кату сребро* [V,PM(41)].

**трăгне*** (и: **тăргне**) pf 1. 'замине за некаде, се упати' ~ *змéо пáк кạжáл дạ-са-прóбат и уф-трéто. Дạ-нóсạт вóда нạ-рúдо и кóј ќе-однéсе пóвеќе вóда, ќе-бúде пó-јунáк. Змéо земáл нéколку кọжíнки од-вóл, и нạпăлнíл вóда трg̣нáл да и-нóсе* [ВГев,М(272)]; ~ *ýтрạта-дéн трg̣нáле дạ-ạ- бркạт мéчкạта. И ствáрно ạ-нạјдéле дéка лéже удáвạна, а кýчто жúво, си-сéде ду-нéа* [ВГев,Мир(273)]; ~ *И óна гутвíла плáнуве кáк да ги мăче дéцата, óти сạкáла дạ се услубóде уд-níх. Едíн дéн Тíна и Ивáн... гạ-нạпушчíле тáткувạта кăшча и уддéле уф-шýмата. Фáтạни зạ-рăка Ивáн и Тíна нис-шýмата тăргнáле дạ-óдат* [ВДој(276)]; ~ *íмше аднá дувíца сус-аднó мắшко дéте. Кýпи-му мáјка-му трú вắди-ци. Тó утíде нă-рéкăта ríба дă-лóве. Фáти-си аднá рúбичка. Трăгнá нă-пăзáро дă-óде, срешнáạ-гу Еврéјто* [ВКук(280)]; ~ *éту кáк: фắрли сувáл'кăтă су-дéснăтă рắка, стéгни гу-нáпкум кóнцут! А сéгă фắрли суфáл'кăтă су-лéвăта рắкă удлéву и пá стéгни кóнцут. Пуглидáл дéду Гóспут, пуглидáл и си-тăргнáл* [ВВод(310)]; ~ *иднó мăгáре кạ-гọ-истирáле ọт-дóма и-си-тăргнáло пọ-пắтут дạ-си-пáла кăслéт. Пу-нạ-тáмка си-нăјдéл днó кóч и-му-вéле нạ-мăгáрто: "Дéка, пọбрáтиме, ќóјш?"* [ВМ,Сар(315)]; ~ *ду-гудúнта дéду Гóспут пá тăргнáл пу-зéмјăтă и прáво нă-тá нíвтă при-урáчут: "Дубрýтру, јунáче!"* [ВВ(310)]; 2. 'истави (са)' ~ *ḡу п̄иш̄áа на нéḡо: Кóј т̄óа човéк шо т̄и рéкạл: крéни си носíлот̄о, и óди си? Па т̄óа уздравéн нé знáиши кó-и, óт̄и Исус сạ т̄рạḡнá на ст̄рáна* [MV,K(256)] ; ~ *вéли, вúки Исус на níх: Дéца, дáли íмати нíшто за јадéни? Му гувурíле на нéгу: Нéмами. Па óн ричé на níх: Фăрлéјти на дéсната стрáна уф кáикут грúпот да ки нáјдите. Фăрлúа вúки, да нé мужáле да гу трắгнат* (пишува 'трегнат)') *на грúпут, ут нóгу рíби шо бúле* [MV,K(337)] ~ *му вéли на бишкáринот: "тúнака да зéмиш едná крáва јаловúца, да га закóлиш, да га удéриш, кожáта ѝ да га чúниш едúн мéх, да га напắлниш млéку – чá арáпинот когá спúе, бизáј от мóмата – та тúнака да га трắгниш мóмата, да му кладéш на арáпинат на устáта му мéхот"* [V,PM,117]; ~ *тáтку-му сă-тимóса мрắва и му-р'éч'и: "јáла, áку-си тú áкш'иус, јáхни-гу!" и тој му-вилú: "трăгн'ắти-сă утáм!"* [ВБог,Су(343)]; ~ *таká си оплашúха и си трắгнаха наѕáт: вúдоха, ча не мóгат да изл'áзạт нá глава сос такóф едúн душмáнин; фатúха вéки на Бóга да си мóл'ат,* [V,PM(24)]; ~ *Пумúнвăт врáпците. – "Шó плáчиш, бáбо, цéл дéн, му вéле, тýка?" – "Брé, нă-мóж дă-гу-нăпắлнăм ришéтто вóда". – "Трắгни-сă уттáм", му-вéле. Сă-нăридýвăт сăте врáпци, му-гу-зăтúнăт ришéтто* [ДК,Лип(116)]; 3. 'нанишани' – за добриот ловција се кажува: "*А, и дедо му бише арин лувач!* (или: *авција). Дека ки тргнише – там удиришe!*" (каде ќе нанишанеше таму погодуваше) [ТГев(385)]; 4. 'настрада' ~ *и тóј му велú: "ох господúне, отúдох хáрно и собрáх, штó пúшиши тефтéрот, амá сегá на вắрновани без мắра са куртулисáх от умирáчката". И*

*му кажá сíчку, кáк што трăгнáл аф гимíата сос гóрнии душмáнин* [V,PM,25]; 5. изр.: **му-тăргнá пу-дúрта** 'почна да го следи, односно прогонува' (сп. **дира** = отпечаток од стапало) [ПК,2(178]; со блиско значење: **му-тăргнá пу-шúита** ~ *кá мо-ј-тăргнáл пу-шúита (дúрта), ќо·- (< ќе го) свăрше, ќо·-изéде дéтто, áјле* (многу) *лóш чувéк тóо Мијáл'. Нóго мј-о·-мăче дéтто* [ПК,2(178]; **тăргне** (со некого) 'се здружи' (со некого) ~ *áрно си-тăргнáл ус-тáа жéна, нă-крáј ќи-тă-изваде* (иронично: ќе стигнете до крај) [ПК,2(178]; но: **му-тăргнá** (= работата, односно трговијата, му се одвива успешно, т.е. напредува) ~ *ут- кá сă-дилú* (оддели од поширокото семејство) *му-тăргнá* [ПК,2(178]; **си тăргнáл пу-нéгăвјо акăл** (= прифатил некое туѓо убедување); или: ~ **сă-ујдисáл си ус-нéгăвјо акăл** [ПДој(116)]; **му-трăгнá куршу́мо** 'го уби' [ПК,2 (177)].

**трăгну́ва*** impf 1. – в. **трăгне** ~ *иднó врăм'а сă-бăли трú брáта сирумáси, н'ăсă им'áли рáбута, сă-ч'у́д'аха ш'ó да-прáјат. Идúн д'éн' трăгнуват трýицата да-пóјат на-рáбута* [ВБог,Вис(340)]; ~ *зúме цáрскио сúн кóјн и еднú дисáги, и нăпăлнуве злáто и тăргну́ве зă-трú гудúни дă-рăбóте тăргувúа* [ПДој(146)]; 2. 'истава нешто, отстранува' ~ *грéде пăндăрут ину-врéме, сă-кáчфа нă-скáлта, кóа пу́ле – двé спúјăт узгóре. И óн му-ă-трăгну́ва скáл'та, ă-фăрл'а пóнáка и си-óде* [ВКај,Ран(323)] – во контекстот имаме запазени траги од назалниот изговор: **пăндăр-ут**.

**трăгнувата** n 'заминување, тргнување'~ *ка ки дојше летто ми пеише* (зборуваше): *ами јас коа ки си ом* (одам) *дома. Тогај јас на него се кăндисувих да не бера гајле: нека пучека. Сал то шо живеел 8-10 г. на чужбина (чуздина), сăл то, велјам, ки може да знае сè то, шо му идише на умут прид нашто трăгнувата* [МЕ,Р(68)].

**трăговúа** f 'купување – продавање, односно размена на стока'~ *земáл сос нéгу и хизмиќарот му, вјáхнали на бăрзи кóни да пóдат на чу́зда зéмја далéчна. Цифаирџиíата íмаши едúн хáрин таибиéт: л'у когá да тúваши на н'áкоја трăговúа, ки си прóстиши сос тајфáта му* [V, PM (26)].

**трăгу́ва*** impf 'купува'~ *кá пуминáл су́бота сприту недéл'ата, Марíа и Магдалéна трагувáле балсáми мирослúви, да дујдéле да гу намáжат на Исус. И нóгу рáно на недéл'ата утúдоа на грóбут* [MV,К(332)] – во контекстот срекаваме уште една потврда за нефункционирањето на категоријата род, односно за нарушената конгруенција: субјектот е во женски а предикатот (л-формата) во машки род: **ка пуминал субота;** во истава реченица има и фонетска посебност: големата носовка се континуира со **у (субота),** наместо нормалната замена со **ă**.

**трăнкуслúва** f, bot. 'слива со сини, ситни плодови' [ПДој(127)]; ~ *тá-ј цăрна слúва, вăргăлéста-ј* (округла), *нé-ј длăгнăвéста, здрéе кул Свит-Илúа. Она-ј пúтима, áма íма и дúва трăнкуслúва. Тáа слúва гă-вúкат и сáмо* **трăнка**. *Има трăнки сúтнички кут-бăрбул'áшки; ги-збúрат, ги-су́шат за чáј, шо о-пúит за-уд-мéх кá о-бóле чувéк. Трăнките рáстат уф-рáмно, здрéет кá ки-пáдне слáна на-éсин* [ПК,2 (114)].

**трăнче*** n – в. **тăрн** ~ *мори, што ме даде, мила ле мале] на куќа*

*бугата, ле мале] мори, на момче малечко, ле мале?!] мори, гуведа ки терум, ле мале] и оно пу мене, ле мале:] "Чек-ме, чек-ме* (чекај ме), *мила ле додо] трнче се набудех, додо!"* [ТГев(141)]; ~ *мури, јуд Бога да најдиш, ле мале] и ти и пугача!] мури, што ме даде, мила ле мале] на куќа бугата, на момче малечко] мури, за вода ќи одам, ле мале] и оно пу мене:] "Мури, чеки, чеки мила ле додо] трнче се набудех"* [ТГев,197-198].

**Трӑпе** – машко л. име запишано во Гевгелиско ~ *Ви́кна Ви́да од висо́ка Ри́да, чу́ Трӑпе сӑ зӑгна́* (потрча) *за чти́ри зӑрна* (загатка = крава и теле) [ДИ,Гг(122)].

**трӑпка** f 1. 'нестрпливост' ~ *жена́ му, кату чу́ла така́, га фати́ една́ трӑпка и фатила да му ве́ли: "ско́ру, мӑжу, ка́жи ми, што си засони́л!". Па́к то́јнака га ве́ли: "о́х жéну, ка́к да ти ка́жа? Ми е стра́х"* [V,РМ(30)]; 2. изр.: **тӑрпки мӑ-ла́зат:** *а.* 'студено ми е' ~ *да́ј-дӑ-сӑ нӑме́т̄нум* (да ставам нешто на грбот), *т̄ӑрп̄ки мӑ-п̄улӑза́а*; *б.*'се уплашив' ~ *ка́ видéх ка́ и́де т̄ӑрп̄ки мӑ-п̄улӑза́а, но́г̄о с-уп̄лӑши́х, п̄ијан би́ше* [ПК,2(199)].

**трӑси** pf 'удри гром' ~ *о-пушти́л, то: ка́мӑно уд-да́л нӑ-да́л, уд-да́л нӑ-да́л. Ти́ӑ шо би́ле уддо́л, прӑмӑтӑ:рто, уддува́ле нӑ-пӑза́р, о́ни риче́ле ди-ј-трӑси уд-го́ре и избăга́ле. Устӑви́ле си́чко та́мка* [ПДој,Ник(162)].

**трӑска (трска** – кај Таневиќ) f 1. 'водено растение, успева на блатни терени' ~ *мома вода пије, мале, грло ји билеје] устата ји била, мале, чаша фикијова] лицето ји било, мале, тиквишка пугача] вегите ји биле, мале, морски пијавици] снагата ји била, мале, морска рамна трска* [ТГев(53)]; ~ *сифа́л'кӑта* (прибор за ткаење) *нӑ-стре́ди и́ма а́дно те́л'че, нӑ-не́го сӑ-кла́ве це́вичка ут-тӑрска, нӑ-н'а́а и́ма нӑмо́тно пре́дно* [ПК,2(102)]; ~ *Ки сӑ-иско́ве уддо́ле души́ме и по́сле нӑ-ќуши́:нта ки сӑ пу́шичӑт нӑго́ре дӑрва и сӑ-нӑпра́ве купи кӑшичичка. Ка́ ке: чӑти́сиш ус-чити́ри ќуше́та, сӑ-пукри́ве су-трӑ-ска* [ПДој(127)]; ~ *ко́рда сӑ-ви́ке нӑ-тӑрлуто шо-ј зӑгра́дӑно, шо ле́жӑт о́фците, пукри́јно-ј то:, уд-е́днӑта стра́на-ј ди́гнӑно, сус трӑска кӑд на́с и пра́вӑме* [ПДој,Ник (125)]; – *свиролут* или *дудукут* се прави од сува *трска;* за *свиролот* избираат *женски трски* при што се внимава страните да бидат тенки; *кафалут* се прави од *титум бозил'* [ТГев(323)]; 2. 'направа, долг стап на кој се закачува јадица кога се ловат риби' ~ *"Ви́ја де́ца ги-на́јдух пу-Ва́рдӑр; ло́вӑм ри́би пу–Ва́рдӑр и гле́дӑм идно́ сӑнду́че". Ја́с су-трӑскӑта гу-зӑкӑчу́вӑм, извлеку́вӑм нӑ-кра́јта, ко́а утво́рӑм, ко́а гле́дам две́ де́ца* [ВЕв,Кр(302)]; 3. 'мерка за должина' (= 3 аршина – стара мерка) – во минатото земја кога се купувало за куќа таа се мерела на 3 начина: *на аршин, ус рачкур* (чекор) и *на трска. Трската* е мерка за должина од три *аршина* (*аршин* е стара мерка, помала од метро) [ТГев(295)].

**трӑсна** pf 'удри гром'; сп. **камӑн ут-трӑснувӑне** (*не́ о́т гу и́ма* – информаторот изразува сомневање дека постои таков камен, како остаток од удирањето гром) [ПДој (129)].

**трӑчке*** impf 'гони, брка' – кога грми народот верува дека Св. Илија ја *трӑчке* ламјата со боздуган, а кога ќе *тресне* (удри гром) дека ја убил [ТГев(432)]; ~ *и пушти́*

*измика́рите кӑд јарџи́ите, да си зе́мат максу́лут* (родот). *Па јарџи́ите а зе́ле на измика́рите, ут ни́х ко́ј а би́ле, ко́ј а типа́ле, ко́ј су ка́мини а трачка́ле* [MV,K (269)]; ~ *риче́ Го́спот на Учени́ците не́гови: Да си чу́ати ут сфе́тут, о́ти ки кре́нат рӑците навраз ва́с, и ки ви трӑчкат, и ки ви но́сат на сӑдбити* (судови), *и ки кла́дат на апсана́та* (затвор), *ки ви но́сат на ца́рови и на бе́зити за́рди мо́јто и́ми* [MV,K(317)]; ~ *и́лим чу́нким не́ сти ут во́а сфе́т, туку́ ја́с ви прибра́х на ва́с ут сфе́тут, за́рди то́а ви пи́змат* (измачуваат) *сфе́тут на ва́с. Не и по́гуле́м изми-ка́рут ут а́гата не́гуво. Аку ми трӑчка́ле на ме́не, и на ва́с ки ви трӑчкат* [MV,K(296)].

**трӑчнано** adj – в. **трӑчке** ~ *ка ки дојше летто ми пеише* (зборуваше): *ами јас коа ки си ом* (одам) *дома. Тогај јас на него се кӑндисувих да не бера гајле: нека пучека. Сал то шо живеел 8-10 г. на чужбина (чуздина), сӑл то, велјам, ки може да знае сѐ то, шо му идише на умут прид нашто трӑгнувата, пулијнта по кој шо са има трӑчнано су децата* [ME,P(68)].

**трӑш!** interj 'извик кога се тераат кози' [ТГев(447)].

**трӑшти** impf 'кога закланата кокошка скока, се препелка' – ако многу *трӑшти* (скока), значи дека тој што ја заклал има "лесна рака" [ТГев(403)].

**тува́**[1] pron 'тоа' ~ *ца́рут ви́ке: "Ка́к? Мо́јта мо́ма во́нка не́ излe̛зе и тува́ да-ста́не!" И ви́кӑт два́ цинл'а́та, кӑчу́ва-га уф-пӑјто́нут, дӑ-га-утка́рат та́му, де́к не́ пе́ӑт пе́тли; и́мто дӑ-не́-ј чу́ӑт. И зи́мат-га ти́ја, утка́рвӑт ду-адно́ ме́сто* [BK(280)] – во контекстот имаме употреба на перфективен презент: **мо́јта мо́ма во́нка не́ изле́зе** (место: 'не излегува'); на лексички план бара објаснување фразата: **де́к не́ пе́ӑт пе́тли** – значи: 'сосема пусто, ненаселено место, бидејки пеењето на петлите, се слуша во радиус дури на 5-6 км. околу селото'; ~ *е́с не́ зна́м при́каски, но што́ сум-исте́гл'ал – тува́ ки-си-ка́жум."Ес би́х на ма́јка едно́ де́те, си-ло́вӑх ри́би, пруда́вах-ги"* [BK(284)]; ~ *и се́тне мома́та са-огоди́ за-еди́н дру́к от-се́лото и са-ожe̛ни и породи́ до три́ си́на, што́то сега́ ч'ол'а́к кату тја́х не́ма на-ју́на́сту и са-жи́ви о́ште, о́ти тува́ ско́ру ста́на* [ВДр,ГБ(329)]; *в. това.*

**ту́ва**[2] adv 'овде, тука' ~ *он ја речи на дивојката: "да поглендаш овците! Јазе ки ходам тува на едно село на гости" И она фатила таму по полету да паси овците* [VPM,169]; ~ *најстина пӑтникут шо има пуминато по тува и белки застанато, да гу распулја чуднјут извур, така ич нечикано му испаѓа прид, се наоѓа прид иден "паметник" шо му-ј пуваријна мислите на повичка ут 2200 гудини* (станува збор за родното место на Ал. Македонски – Пела) [ME,P (68)]; ~ *То́гај стро́јникут да́р ќе-а-дару́ва мо́мата алтӑн "фрули́на"... мо́мата ќе-го-дару́ва су-шами́ја. То́гај ве́ќе мо́мата је армаса́на, и две́ до три́ годи́ни армаса́на ќе-о́ди, та́м не́ма ка́ко ту́ва да-о́дат л'убо́вници* [ВЕв,Ба(300)]; и: **ту́а** ~ *"Ко́лку па́ри са́кӑш зӑ-во́-де́јту?" – "Идно́ милиу́н" "Ех, хе́е, риче́, идно́ милиу́н. Ту́а нӑна́ки зӑ-пе́тсто́тини ил'а́ди се-пруда́вӑт, ти милиу́н са́каш"* [ВЕв,Кр(304)].

**тува́р** m 1. 'нешто што се става на грбот на коњ (или магаре), односно

во кола, за да биде пренесено од едно на друго место' ~ *до́бро-ама то́, ка дуједе́л ду-не́гавата кӑ́шта, ме́сто па́ри да са́ке, уддел и на-ка-ми́лта та́п угла́мнико, гу-се́че, гу-сва́ле туво́ро* [ВДој,Н(279)]; ~ *тога́с ца́рјут со́с благода́ре́ние му товари́ на́ деветја́ жрја́пчинта де́вет това́ра прикі́а, и то́јнака вјахна́ на куби́лата, и нивја́стата вјахна́ на́ хенде́к атлата́н, и си утпи́доха* [V,PM,48]; ~ *пак тој му са моли: "аман, калитати, дај ми кубилата! Јазе едно кило чиница ки товарјам". И тојнака му га даде кубилата. Он, как зема кубилата га товари две кила. Калитата му тебдил са чини, гу виде вјахнат на врӑх товаро* [V,PM,94]; ~ *Ќе-зе́ва мо́мчето жи́то едно́ то́вар, да ќе-о́ди на-водени́цата и ќе-зе́ва една́ то́рба да пра́ви болгу́р. Ка́ ќе-си-до́јде от-вудени́цата, ќе-ви́ка посестри́ми, ше́с–пе́т, та ќе-ме́сат пога́ча* [ВЕв,Ба(300)] – во контекстот се забележуваат посебности во линеаризацијата: во стандардот кај приближните броеви на прво место стои помалиот, а по него следува поголемиот број, во контекстот е обратно, освен тоа прво е дадена именката а потоа бројот: **ќе-ви́ка посестри́ми, ше́с–пе́т** – возможно од стилски причини; 2. 'количински, колку што може да се стави од двете страни на самарот, односно на грбот на добичето'. ~ *утпи́духа на-мисі́р'ут, тригі́саха мисі́р'ут, зл'ази два́ тува́ра; ха-тува́р'аха два́та ко́ни мисі́р и иди́најут ко́н' гу-ја́хна д'ӑ́думу и трӑгна́ха да-си-по́јат* [ВБог,Вис(340)]; ~ *на Бога са моле] дож да заврне] бериќет да даде] да са чинат чиничките] дур ду стрејте] дур ду стрејте] да са чинат сите лозја] грозде да дават сус туваре* [ТГев(435]; ~ *крештенликот на водинчарот му даде половината брашно, за да не кажи на калитата му, зашто имал кубилата толку товарена, та от тешок товар метнала жрјапчето* [V,PM,94]; 3. 'бреме' ~ *прати двамина л'уди негови, които беха млогу јаки и марифетлии млогу. Единојут товар носиши кату муле и ходиши бӑрзо кату зајак* [V,PM,63]; 4. 'добиче што се товари'– значењето од предметот товар, се проширило и на добитокот што го носи товарот' ~ *има́ло ину-вре́ме ину-сирума́ чо́ек. Е, се́ки де́н у-пла́нинӑта о́де си бе́ре дӑ́рва. Си бе́ре дӑ́рва су-то́вӑрут. И идну-де́н на́шӑл идну-сиде́ло уд-вра́пче. И зе́ва две́ ја́јца* [ДК,Ран(143)]; ~ *Ќ-излѐзи – о́дма ті́а мӑ́ските, ті́а ко́јнӑта – оау! И сӑ́те сӑ-испла́шиле ті́а тува́рите* [ДК,Ран(142)]; 5. fig. 'оптеретување материјално' – кога кумот не стои добро со средства, тој со благослов го отстапува кумството бидејќи ќе заклучи дека не може *да гу бугле* (= да се грижи за крштеникот), т.е. *пуд толко тувар не може да испадне* (= буквално: со толкава тежина не може да ја совлада угорницата) [ТГев (276)]; 6. fig. 'грижа' ~ *и татку му му вели: "синку, јазе на тебика оставјам тувару: јазе не знам как да дочакам цар..."; ~ и о́н му гуво́ри и ве́ли на не́гу: А бизве́рна ро́да, ду́ри ко́га ки би́дам су ва́с? Ду ко́га ки ви но́сам ва́шо тува́р? Дунсе́јте гу ва́ка на ме́не. И му дунсо́а на не́гу кӑ́д не́гу* [MV,K (285)]; 7. fig. 'мака, тешкотија' ~ *кога́ би́ла о́коло на деветја ме́сици бли́зу ве́ки за да ро́ди, еді́н де́н, кату седја́ли со́с ца́рјут, са́*

*лафу́вали, цари́цата, о̆т мло́гу това́р што́ има́ла, от пре́т ца́рјут прӑдна́ла* [V,PM,154]; ~ *ела́јте кӑд ме́не си́ти шо си мӑ̀чити и тува́р шо но́сити, и-ја́с ки ви куртули́сам на ва́с. Зева́јте ја́ремут наврӑ̀с ва́с, да ки си на́јдити леснути́а уф ва́ши ду́ши, шо и ја́римут ми и чи́ст, и тува́рут ми и ле́син* [MV,K(310)]; 8. изр.: ~ **са чини́ товáрот** (= се обезбеди, се осигури – материјално) ~ *напӑлниха сто́ката аф гими́ите и кини́саха от та́мо, оти́доха на дру́го ме́сто, га прода́доха сто́ката со́с мло́гу ќа́р. Тога́с ве́ки са чини́ това́рот: сирома́хот напрaви́ та́мо една́ гими́а се́ от зла́то* [V,PM,14]; ~ *тојнака, кату собра́ то́лку па́ри, са чини́ това́рот; от не́колку дни́ се́тне кини́са да и́ди на дру́г гра́т, за да бере́ верисе́нта* [V,PM,20]; **гусвӑли́х тува́ро** (= завршив многу важна работа); исто: **слигна́х тува́ро** (= се ослободив, грижите се намалија) [ПК,2(195)]; исто: **свӑли́ сума́ро** ~ *му-ул'ӑкна́ – де́цта ка́ ки му пура́снӑт* [ПДој(137)]; **нӑ-не́го-ј тува́ро** (= се кажува за оној што обезбедува егзистенција на семејството) ~ *сѐ нӑ-не́го-ј рӑбо́тта, о́н сӑ-мӑ̀че на́јпо́фќе* [ПК,2(187)]; или: **те́гле тува́рут** (= се измачува) ~ *ка́к си дујде́ле и прӑ̀вници, умдиса́ле шо ки-зе́мат по́вики; и на них му даде́ пу две́ гро́шови. Ка́к и зе́ле фати́а да сӑ л'у́тат на стопа́нут; ем вел'а́ле: Ви́а по́напуко́шнити и на ни́х су на́с то́кму, шо тегл'а́хми врукúната и тува́рут* [MV,K(315)].

**тувари** pf 'стави товар врз грбот на животно, односно во направа за превоз (пр. кола)' ~ *ут-та́мка, е́, се́га те́рат ко́ј-е. Уддéле па́ на-то́ арами́јта. Па́ да-са-пи́тат. Он ин-кажа́л: "Ја́, ди́ми таквá-ј ра́бо́тта, тувáре́јте е́дна ками́ла па́ри. Ќа-ше́тте наи́с се́лто"* [ВДој,Н(279)]; ~ *тогас зетјут му вели на царјут: "пехер мој, дај ми пиркиата и момата! Ќе да идам на мојта кӑшта да седна, ча јазика имам мајка". И царјут заеднoч товари пиркиата на неколку мулита, му га даде и нивјастата* [V,PM,60]; ~ *тогај дјадото источи остра сабја, да ја посечи змиата от стредја. Пак дјадото вели: "да ти даде царјут 40 мулинта и 40 чифта вреки ч'а за поими да товарими имaниту!" Ја детенто вели: "котро имани дедо?"* [V,PM,174] – во контекстот среќаваме 2 посебности: една морфолошка: проширена употреба на предлогот **от** наместо 'на': **ја посечи змиата от стредја**; втората посебност е лексичка, употреба на архаичната заменска форма **котри: детенто вели: "котро имани дедо?"** (сп. во рус. јазик); ~ *му вели: "братко, хатӑр да не ти остани, јазе, кобилата ми е трудна, не ти га давам!" Пак тој му са моли: "аман, калитати, дај ми кубилата! Јазе едно кило чиница ки товарјам"* [V,PM,94[; ~ *едно време един катарџиа, кату отиваши на гората да бери дрва, на пӑтјут најде една желка многу причудна, га зема, га товари аф едно муле* [V,PM,78]– предлозите **во** и **на** во југоисточните говори се мешаат, во контекстот предлогот **аф** (во) е употребен наместо 'на', т.е. упатува на надворешност: **га товари аф едно муле** (наместо: 'на едно муле').

**туваруве** impf – в. **тувари**; сп. обичај што се практикува во младото семејство поврзан со настанот кога малото дете ќе ги направи првите чекори, т.е. прв пат ќе стапне на

своите нозе: ~ *тá-ј пугáча наутлúа, намажна ус-шӑрлáн, дӑ-лӑске. Сӑ-прáве кá заóдуве дéтинцто, нóјсто му-ј-вӑрѕýват ус-џӑрвéн кóниц, гу-тувáруват сӑ̆чки, сéтне ус-бӑлтúа гу-сéчат кóнцо, а нӑ-глáфта м-о-кӑ̆ршат пугáчта. Тóо адéт гу-прáват нéкуј и сјáа, дӑ-нé пáѓе дéтто* [ПК,2(90)]; ~ *На 32 км. на зајди-слӑнца ут Солун ут цадето завӑртуа друго цаде за Бер и за Мора. Не је тешко да му текне на човек колку миллет вӑрвише пу воја пӑт, шо кола, шо камили, шо којна... да-ј кирижте тогај беа по гулеми: ут Солун туварувиа љујто за Воден или Негуш или Бер* [МЕ,Р(72)].

**тувáрӑн*** adj 1. 'нешто (добиток, кола и сл.) врз кое има ставено товар' ~ *Пу-тó дрýм вӑрвéли уд-врéме нӑ-врéме пӑзӑрџú. И éт-ти адúн мӑтрӑпáс нӑ-кóла (нӑ)тувáрна сус-рúби вӑ̆рве пу-дрýмо. Кугá дујдéл ду-лисúцта, глéде ýмрӑна лисúца нӑ-пӑ̆то* [ВКук(285)]; ~ *пóпут имáше тувӑрéно ину-тóвӑр литу-рúј. А-фӑ̆рли лисúцӑта узгóре нӑ-сáмӑрут. Си-óде, си-óде пулéка* [ДК,Дур(143)]; ~ *ут-двá, трú днú с'éтн'ạ му-утидýха на-ч'урбаџ'úјата трú кóни тувáр'ạни с'è хрусó и мý ха уставúха кóниту на-двóрут* [ВБог,Вис(341)]; ~ *Га хóж'да нив'ӑ̆-стата, шó да вúди! Има млóгу т'урл'ý мáнџ'а. Сӑ-јáли, сӑ-пúли, и с'éтн'ạ д'ӑ̆думу ха-харитúса, áфа-ну стáна. Ут-двá, трú днú с'éт-н'а му-утúдуха на-ч'урбаџ'úјата трú кóни тувáр'ạнạ с'è хрусó* [ВБог,Вис(341)]; 2. 'жена (односно женско суштество) што носи плод во утробата, бремена' – кога жената ќе го изгуби својот *ред* или *време*, тогаш знае дека останала *трудна* или *туварена* или *тешка* [ТГев(103)]; 3. fig. **тувáрна** (слúва и др.) – се кажува кога овошката дала многу род [ПК,2(199)].

**тувӑ̆днéкни** adv 'завчера' ~ *óн видéл нéшчу дӑлéку у-плӑнúнта, кáту дӑ-му-лӑскáл нéшчу. Зӑтó* (пишува: *'зӑтá'*) *а-питáл бáбта: "Ќи-тӑ-пúтӑм, бáбу, шо лӑ̆ска прику вá-тýмбӑта у-плӑнúнта?" – "Сúнку, рéкла бáбӑта, тáм живи лáм-јӑта шо-тувӑднéкни ӑ-рӑнú тú"* [ВВод,Крон(312)].

**тугáва** adv – в. **тугáј** ~ *бýкӑта дóлу тéсна-ј, тá сӑ-вúке пујрá. Нӑ-пуј-рáта сӑ-турýве éдно дӑ̆рво шо сӑ-вúке сӑвáк. Тó гӑ-зӑпúре вó-та, нé гӑ-зӑпúре нéго гӑ-рӑспрӑ̆снуве дӑ-нé удúре нӑ-чáрго и нé вӑ̆рте вуднúцта. Кóга сӑвáко сӑ-путрӑ̆гнуве нӑзӑ̆ди, тугáва вéч вó-та чúсто си-удúре нӑ-чáрго* [ПДој,Ник(171)]; ~ *áк сáкиш пӑ дӑ-прáвиш кúсӑло млéко, óбично, зӑ-јáдӑне, тугáва тóӑ сӑ-зӑтóпл'уве пӑ сӑ-турýве уд-нéго, мӑјá сӑ-вúке тáа, пá де кúсӑло млéко. Квáс упутрӑбýвӑме зӑ-лéбо* [ПДој(156)]; ~ *И óни вéчӑрта, лéгнӑт дӑ-спú-т, áли су устáвӑт стрӑжáр бýдӑн. Пӑ̆рво стрӑжӑрчúл нáј-гулéмјо брáт. Исто тӑкá и зӑ-срéдниo нéма, нúшто нé бидéло. Пóсле кóга му-сӑ-прӑспáло, óн тугáва гу-рӑзбýде нáј-мӑлéчкио* [ПДој,Ник(167)].

**тугáј** adv 'во одредено време (во минатото, односно во иднината)' ~ *Уф-дạлечúнта гу-видéле грáдо и рạдóсно сạ-упạтúле прéма нéго. Дудéка да стúгнат ду-нéго, углạд-нéле... ги-срạтнáл едúн стар чувéк, тугáј ги-пукạнúл дạ-дóјдат при-нéго дạ-живéат* [ВДој,(277)]; ~ *и úде. Вéчạрта си-нóјџе акрáно, уф-кạвạ-нéто, пусạдéле и уддéле нạ-ó-рто. Тугáј, éдно врéме, сè нạ-пӑ̆то сạ-брáле, играјáле н-éјн тӑ̆пạн, н-éдна гáјда* [ВДој,(277)]; и: **тугá** ~ *тугá*

*девојката стана да си иде на-селуту и са-ч'удеше дал да земе н'аиту, и си рече: "Сега нека са-кортолисам* (спасам) *и сетне пак ита-са-варна"* [ВДр,ГБ(329)]; и: **ту-гас** ~ *и татку-му тугас му-дади дувата и му-р'еч'и: "Бракај ш'арока з'ем'а, Маќедунија т'ą ни-з'ева т'еб'ą!"* [ВБог,Сух(343)].

**туга́јце** adv – в. **туга́ј** ~ *тугајце згуди се, и ас са-згудих тамка* [ПК,2(47)]; ~ *тугајце дујдела каркоцулата* (од митологијата = вампир) *уф-вуд-ницата* [ПК,2(65)].

**тугашин*** adj 'нешто од минатото време, некогашен – в. **туга́ј**'~ *му-ј пуварнјна мислите на по-вичка ут 2200 гудини напред, кога се наоѓаше стридурекут* (центарот) *на сата тогај познатата дујна – тука. Ут сатą тугашна ласкотија* (блескот) *сеа можа чувек тука да најда сал неколко трага, като во су исчувана има "Пел", узгора е един чифлик на тримина сајбији* [МЕ,Р(69)].

**Тудо́рувo** top. 'име на село во Кукушко, за жал сега во Грција'~ *адин ден вике, пладнина бише: "Ајде, риче, ва·дан га·ре мините". Он фатил враска сус тоа пусто Тудорувo, сус Шугувo. На-закара ут-там, на-Чамафта вудинија, уф Мурарци на-нуси. Спадна· двујца мурирчене* [ПД,Пат(172)].

**ту́жба** f 'поднесок до судот против некого' ~ *да-ти-удрум мијур на-тужбата* (= да ти ставам печат на тужбата) [ПК,2(73)].

**тузи́** pron 'тој' ~ *"...нą-никуј немą дą-казуваш чи-гу-разбирąш. Штом кажеш нą-н'акуј, нą-часа шта-ум-реш". Чул'акą сą-варнал нą-нивата и легнąл пуд-крушатą. В тузи врем'ą нą-дароту кацналу адно пил'ą и си-казалу: "Дą-знаја тузи чул'ак там дету лежи, чи има закупану гарн'ą сас-пари"* [ВДр,ГБ(329)]; ~ *тогај рибата му беши дал едно ребро от неа си и му вели: "на тузи мој ребро, и на морету ако ти стани ихтиза нешто, да го лизниш реброто, јазе ке ти дојдам!"* [V,PM (173)] – во контекстот има уште една потврда дека категоријата род во југоисточните говори не функционира: **рибата му беши дал едно ребро от неа си** ; со истиов пример се коригира тврдењето на Ј. Иванов, подоцна прифатено од други лингвисти, дека во случајот: **тој рекла** (< ρєκλъ) има вокализација на крајниот ер, фактички се работи за мешање на родот; и: **туз** ~ *кату глендаши рибите, как јадјаха тро-хи, сиир му са праиши и повики туриши леп на рибите. Един ден му вел'ат на чобано: "е баштју, до сега ниа бехме загубени, туку ти што на стори туз добро си нарастохми"* [V,PM(169)].

**тузлу́ци** pl. 'широки, шајачни панталони, ги носат старите' [ПК,2(114)].

**ту́к¹** m 'стопена свинска маст' [ПДој (119)]; ~ *ного тук устąнало уф-та·фта* [ПК,2(114)].

**ту́к²** adv 'овде' ~ *ни планинцко, ни полцко бише селто Штемница. Така бише кути-дојдано, нивите му-бија кути на-ритчина така, ама са-работаа. Тумбарки, тумбарки се. Тук адна тумбарка, там адна тумбарка* [ВКук(288)]; ~ *јас, кą сум са-свикнала сама, на можум ус чувек. Дą име никуј зор вике, дą така. Јас са нąучих – тук си спиам* [И,Гг(120)] – во контекстот зам. форма **никуј** се јавува намето 'некој': **дą име никуј зор** (односнава специфичност често се среќава во долновардарските говори); и: **тука** – бабицата до крштевката често го посетува новороденчето и навечер

кога си заминува редовно се поздравува со зборовите: **"Јас уд тука – Госпуд тука!"** [ТГев(110)]; истиов благослов се користи и кога земјоделецот ќе заврши некоја работа в поле и при тргнување на кај дома ќе се прекрсти и ќе рече: *"Нија уд тука, Госпуд тука!"* – т.е.: сработивме тоа што требаше и сето тоа сега е во божји раце па тој нека чува [ТГев(306)].

**тук**[3] (< туку) adv 'само' ~ *тýк óде нạ-тăкá, нạ-вáки, нé знáа шó дạ-прáве* [ПК,(114)].

**тýкана** adv – в. **тýк**[2] 'овде' ~ *клáден адúн кáмен пендесéт хил'áди окú, штóто ни е возмóжну л'ýде да сифл'áзат. И тогá, като вúде гúздава дивóјка, одáри-си рăки от-главáта и си-тијá рéче: "Нéка си-зéмех л'yштóто да-úсках, когá б'áх фчéра тýкана!"* [ВДр,ГБ(329)].

**тука-там** adv 'овде-онде' ~ *Лисúцта... ги-убисúла рúбите нă-тăвáно и пá си-излизéла дă-бăрке нéкуј дрýк килипýр. Că-шушкáла тýка-тáм, и éт-ти-о вăлко прăд нé. "Дéк сикинисáла мурú кýмо лúсо?"* [ВКук (286)]; и: **тýка-тáмо** ~ *станаха сúчки, отúдоха до гимúите, гу видóха и гу цениха сос цéна хáрна, каквá он сáкаши. И дýри да га здúгнат стóката от гимúите, дур да зéми хесапите, тýка-тáмо, чини тáмо една годúна* [V,PM(14)]; ~ *и тој вели: "прăстенјут ми падна нетри на морету". Тогај рибата, тука таму баркајке, гу најде и му го даде. И пак гимиата трăгнала* [V,PM(173)]; ~ *когá станá дјун'áѓузелú, едúнојут обрáз си надý кату чúр, фатú да вúка нạ халáјките и да вéли: "товá вéчер кạту спúјахми, мăж дојдé при мéни". И она стана, вјахна на кубилата, киниса сама да гу тера на негу и тука и таму приближи да гу стигни* [V,PM (123)].

**тýкичка** adv (со чувствен однос) 'тука, ваму'; исто: **тýк-тăкáчка** [ПДој,Пат(131)].

**тукмáк** m 1. 'голем чекан од 3-4 кгр.'; ~ *кá мă-чăлусá* (удри) *усшóо шукмáко ѕвéјсше и-видéх* (= почувствував силна болка) [ПК,2(200)]; сп. опис на настани од животот и работата во селското газдинство: – кога се прави **уборник** 'просторија, непокриена во која се затвораат говедата летно време': прво се подигнува *арап-дувар* (ѕид), а тој се прави на следниот начин: се прави калап од даски во кој се става специјална добро измешана кал, влегува човек и со *тукмак* удира врз калта за да се набие и откако ќе се исуши се вади калапот и станува ѕид [ТГев (302)]; кај Саќов од Кукушко: 'дрвен чекан со округла форма', со него се исправат метални садови, пр. кофа, шиник и сл., што претходно се полнат со зрна од жито и сл., за свитканото да ја добие претходната форма [СКук(337)]; 2. fig. 'за приглуп човек' ~ *тукмáк и нạ тукмáко, уд нúшто нé рăзбúре* [ПК,2(114)].

**тýк–тýк**, **тýпа–тýка** interj 'подражавање на звукот што го испушта кокошката' ~ *имáла тá двé кукóшки уд-мáјкă-му шу-умрéла: инă-кукóшка устăнáта и идну пéтăл. Тúа викáле: "тýк-тýк, тýпа-тýка-тýка, тýптýп!" Тúа жéјнте си-рéкле: "Шó вúка тýка вó пéтлу?"* [ДК,121].

**туктạкá** adv 'овде близу' ~ *нăвăрни уф-наска, јá туктạкá сéдме, ај-го сă-глéде* [ПК,2(114)].

**туктạки́чка** adv – в. **туктạкá** ~ *прáви гạјрéт* (издржи, стрпи се) *óште мáлко, туктạкúчка-ј чéшмăта;* ~

*нé-ј туктąки́чка та да рéчиш ќи-прăтăрчум* [ПК,2(114)].

**ту́ку** conj 1.'но, ама' ~ *уфчáро кóа гу-видéл тóа, кąзáл óти нé сáмо шо мéчкąта избегáла, ту́ку и ку́ч-то гọ-снемáло ус-нéа. Чувéко му-кą-жáл дą нé се-секúре, ту́ку у́тре дą-óдąт дą-вúдат дéка е мéчката удáвąна* [ВГев,Мир(273)]; ~ *áма јáзе, кату се најдех сос тебика, немам, брáте, благодарéние да гу зéмам оиши еднóч, туку тúнака да не ми остáвиш сегá, заштó со зор не мóжат да ми зéмат от тéби* [V,PM(11)]; ~ *ки му рéчам: тáтко грешúх на нéбито и на тéбе, и нé сąм врéдин да си кáжам твóјо сúн, туку́ чúни ме кату́ вíа измиќáрити. Оиши далéку бидéки óн, гу видé тáтко му и му тăрчá да му падна́ уф гăрдити* [MV,K(281)] – зборо-формата *бидејќи* во контекстот носи партиципско обележје како траги од минатиот развој на јази-кот; ~ *третојут, нај-малкујут син, му вели на татку му: "тате, двата ми братка отидоха и си не вăрнаха. Туку јазе ки си ида сега: или и јазе да загинам, или да ги најдам братите ми"* [V,PM(51)] – во контекстот има уште еден пример за несоодветна линеаризација: гла-голот и кратката зам. форма се одделени со негацијата: **и си не вăрнаха**. Освен **туку**, се среќава и формата **туки** ~ *шó áк н'óо* (< не го) *кáниш, óн пá ќи-си-дóјде. – Е, ќи-си-дóјде ту́ки нéкăнăн гóс зăд-врáтта сéде* [ПК,2(180)]; 2. изр., клетва: **туку ти две очи** *(закăлнувајне)* – се употребува кога од некого се бара да ја каже вистината, пр. кога сведочи, или кога од некого се бара да чува некоја тајна, тогаш го *закăлнуват* со изразот: **"Туку ти две очи"** или: **"Жи-ти деца!"**, односно **"Жи-ти младост!"**, **"Живо-ти едно чедо!"** [ТГев(308)]; постојат и обратни ситуации кога некој правдајќи се дека тој не наклеветил, односно дека ја чувал тајната, тогаш тој се *закăлнуве:* **"На младоста си да не се наситам!"** (ако јас сум го рекол тоа); **"Едно дете имам, живо дома да не го најдум!"** (ако ...); или: **"Нидел'а да не прачекум, ако сум рекла!"**; **"Три деца имам, сите да ми испукат** (испоцркаат), **уф един гроп да и закопам, ако сум кажала!"** [ТГев(308-309)].

**ту́кăтка** f, zool. 'птица од специјалниот вид кокошки, мали и многу шарени' [ПДој(126)].

**ту́кăшин** m 'староседелец': за бегалците од Кукушко, затекнатите во Стру-мица и Струмичко биле **ту́кăшни**; ~ *ту́кăшните ѝ вúкăт интирíа* 'кошула', *дулáма* бегалците од Ку-кушко [ПК,2(41)]; ~ *кá дујдéме ут-Куку́шко, уд-дóлце, ту́кăшните ни-сă-смéјаа óти сме прăвúли нóго кăтăќ, димéк сме штидúли шу-вúкат сјáа, ѓóо сме јăдéли бáница ус-лéп* [ПК,2(41)].

**ту́ла** f 'градежен материјал, цигла'~ *кăшттą бúше сè ус-суровá* (непечена) *ту́ла и плитинúца* [ПК,2(108)].

**ту́ле (сă)** impf 'се труди да остане незабележан, се крие' [СКук(337)]; ~ *о-видéх кá сă-ту́ле зăд-ѕúдо;* — *испáдни нíм сă-ту́ли;* — *тулéјќи-се дујдé зąд-мéне и мă-удрú уф-тúло.*

**тул'бен*** m 'крпа со која се врзува ко-сата, односно се притегнува капата' ~ *нą-врáтта ми-дăдéа еднó мăшко дéте прăд мéне; му-дăдéх ąднá кушу́л'а и ąднá кăрпа и ąднá јабу́лка. Уф-пунидéлникут пусéстримте цă-ублéчат уф-нивéстини фустáјне, пубрáтимте ус-шăлúјки (тул'бéјне) нą-глáвта* [ВГев,С(271)]; кај Саќов

од Кукушко значењето е слично: 'крпа со која жената си ја врзува главата' (поточно: 'косата') [СКук (337)].

**тулéјка** f 'ноже со кое се чисти делот од ралото што ја разрива земјата – ралникот' [ПК,2(114)].

**тулу́м** m 'стомак' (погрдно) ~ *виј, виј колкуф му-сă-чинил тулу́мо на-тóо, идвáј óде; ~ сј-о: нăпăлни-ли тулу́мчто?* (дали се најаде?– обраќање кон дете) [ПК,2(114)].

**тулу́мба** f 'метална направа за вадење вода од земја, пумпа' [СКук(337)].

**Тулумбáс*** top. 'име на место во Енице-вардарско' ~ *Ту́рците и прă-вија специјáлни лóтки су-укреплéни жилéза тăкá ... осигу́рăни зă-дă-ă-у́дрăт кулúбăта. Пред дă-ă-у́дрăт кулúбăта, нă-ѓóлут сус-вóјскăта, удрú ăртилéрија дă-бúе ут-Тулумбáзут, аднó мéсто Тулумбáзут се-вúка* [ВЕв(297)].

**тулумлија** adj 'дебел човек, со голем мев'~ *тóо зéт-ти кá-ј станáл áјн тулумлúа, чúниш ќи-рóде* [ПК,2 (114)].

**тулуп** m 1.'топка од памучни кадели (овде *питрики*) приготвени за предење'; 2. fig. 'бело, негувано лице' ~ *Лúка шо úма áдно лúце алúс тулу́п; ... кá сé-ј чинúла жéн-му алúс тулу́п (уд јáдне)* [ПК,2(114)].

**тум–тум** interj. 'имитира звук од удар'; сп. детска игра: — домалиот прст рекол: *"Ајд да крадиме"*; малиот: *"Ќи ва кажум"*, останатите (прсти) се налутиле го изнатепале и проколнале: *"Тум–тум Тодуре, не пу-расни по горе"* [ТГев(119)].

**ту́мба*** f – в. **тумбáрка** ~ *óн видéл нéшчу дăлéку у-плăни́нта, кáту дă-му-лăскáл нéшчу. Зăтó а-питáл бáбта: "Ќи-тă-пúтăм, бáбу, шо лăска прику вá-ту́мбăта у-плă-нúнта?"* [ВВод,Крон(312)]; ~ *уф-Ку́кушко нéмахме плáнни нóго, сáмо úмше пу-нéкаа ту́мба. Сè бúше пóле.* Сп. фам. име: *Ту́мбуфци, тúа сă áјн сóј, живéет уф–Стру́мица. Стáрта Ту́мбуфца лику́више ус-бáбини лéкуве* [ПК,2(114)]. Таневиќ запишал top. **Тумба** 'име на место на патот Стојаково – Солун, таму ноќевале кирациите, имало ан' (се однесува на периодот пред Балканските војни) [ТГев(423)].

**тумбарéс*** adj 'нерамен, со тумби' ~ *тáа глáфта мó-ј адна тумбарéста, цéлта мó-ј вăрги, вăрги* [ПК,2 (114)].

**Тумба Хан** top. 'прифатилиште, примитивен хотел во Солун каде што во минатото (пред Балканските војни) отседнувале македонски кирации' [ТГев(424)].

**тумбáрка** f 'подигнато место, малечок рид' ~ *ни плăнúнцко, ни пóлцко бúше сéлто Штéмница. Тăкá бúше кути-дóјдăно, нúвите му-бúа кути нă-ритчúна тăкá, áма сă-рăбóтăа. Тумбáрки, тумбáрки сè. Ту́к ăднá тумбáрка, тáм ăднá тумбáрка* [ВКук,Шт(288)].

**ту́нч** m 'метал месинг' ~ *ѕвóнците шó-ј вăрѕу́ват на-кóјсте сă ут-ту́нч* [ПК,2(114)]

**Ту́павици** top. 'сега валавици, таму се валаат клашни, а порано печки за топење на железна руда, во реонот на Долно Броди, Серско'; според Ј. Иванов називот е изведен од стсл. кор. **туп-** (< теп-), стсл. **тети** 'удира, бие', поради вкрстување со **тупа -е-** поминало во **-у-** [ЈИ,Ми...].

**тупајне** n 'ставање нешто во течност, во случајот залак во јадење' – *за рачок* обично се спрема течно јадење, *за тупајне* или *за макајне* [ТГев(477)].

**тупал** adj, indecl. 'се кажува за некој што криви кога оди', исто така и:

**сакат** [ТГев(227)]; ~ *тупáл-еј тóо що мóј нóкта сакáта, тó шó-ј усаднá нóга, и óн еј тупáл* [ПК,2 (114)].

**тупан** m 'купа земја со која се обележува меѓата на ливада' [ТГев (477)].

**тупарва** adv 'допрва' ~ *"Гори, лудо, гори, тупарва ки гориш] кога ки ме видиш* (пишува: 'водиш') *бела ем црвена] бела ем црвена ф ново праминена] бела праминена, ситно наридена] китки наридена, дробно јуплитена"* [ТГев(144)].

**тупáч** m 1.'грутка земја, тврда' ~ *целта нива-ј тупаче, ак не завăрне ка ќа-копме кој знаа* [ПК,2(115)]; *багú лéп си-купúл, ќи-ни-устáне, тупáч ќи-сă-чúне* [ПК,2(22)]; 2. fig. 'груб, несмасен' ~ *нé-о-глéјш, кут тупáч-еј уф-убрáзо;* или: *устáвгу тóо тупáч, за-нúшто нé мо-ј* (< не му е) *гајлé; уф-Дáбиле,* кај преселници од Крецово (Кукушко) има фам. име: *Тупáчци, тúа сă-цéл сóј, áс ги-знáм* [ПК,2(115)[.

**тупачлúво (мéсто)** adj 'место, нива со многу грутки (тешко за копање)' ~ *,амáан каквó-ј тупачлúво, дур до:искóпме мáјчинто млéко ќи-сјо:-прăплáчме* ·[ПК,2(115)].

**тупен** adj 'нешто што било во допир со течност' – младичот што го оставила девојката го исмеваат со зборовите: *"Та уставија тупен, па не бричен!"* [ТГев(144)].

**туплúк** m 1. 'топло време во зимски период' ~ *кá-ј фатúл áјн туплúк снéго ф-аднăш ќи-стáне* (ќе се стопи) [ПК,2(115)]; 2. 'затоплен предмет' (плочка, парче ќерамида и сл.) ~ *тýр-му нă-мéшинцито туплúк, пó-скóро ќи-му-замúне* [ПК,2(115)].

**ту́пне*** pf 'чукне, удри' ~ *Лисúцта утúшила, си-лигнáла у-áдна трéва нă-áдну слăнце тăкá, и спúе тáму. Тéта Врáна пушитáла узгóра и ă-видéла тáм дéка лéже. И утúшила, а-трăчúла спúе. Ту́пни тýка, ту́пни тáму, нé мăрда úч* [ВВод,Крон (314)].

**туптáн** adv 'сè заедно, одеднаш' ~ *бустáно о-пруддéх туптáн, да нé прудáвум су-дéнуве, пáрче пу-пáрче* [ПК,2(115)].

**тупузлúа úгличка** f 'игла со главиче', се слуша и второ име: **јăвудúцка úгличка**; сп. **тупу́с** 'боздуган', односно 'железна топка' [ПК,2(56)].

**тупук*** m 'потпетица на кондури' – тој што порачува чевли на кондураџијата му вели: *"Такви папуци да ми направиш што са мажат буја и да лăскат, сус високи тупуци"* [ТГев(134)].

**тупу́с*** m – и: **топуска** ~ *еднá слăза и-капнáла на-лицéто-му. Момчéто са-разбудúло. "Зáшто, марú мóме плáчеш?" Унá казáла: "Сигá ќедóјде лам'áта и ќе-ма-из'áде". Дујдé лам'áта и он рипнáл и сăс-тупу́зо ја-утепáл* [ВСер,Кал(337)].

**ту́пăн** adj 'дебел штоф обработен на валавица' ~ *вúкуме тú: уфчá:рто шó-ј нóсăт áко нé-ј ту́пăно, а áко-ј пă ту́пăно, áко-ј вáл'ăно кéпе сă-вúке* – објаснување за називот **черга** [ПДој(118)].

**тупăнúца**[1] f 1.'јадење за деца направено од трошки леб измешани со сирење, сето тоа стиснато в крпче' [ПДој(118)]; во Кукушко: ~ *прáват уфчăрчúнта тупăнúца услéп и сúрне, уф-кăрпа ќо:-* (< ќе го) *завúи, ќо-нăпрáвăт кут тóпка и гу-јáдат* [ПК,2(115)]; 2. ~ *тó-ј јáдне, сă-прáве нă-sáсра, рéтко завичéра. Сă-прáве ус-мáс, сúтин су́х лéп и сúрне, уф-тáва ќо:-запăржат мáлчко и сă-јáде* [ПК,2(115)].

**ту́пăница**[2] f – кај Саќов (од Кукушко): 'детска игра во која со рака се удираат по грбот' [СКук(377)].

**турá** f 'грб врз турските монети' [СКук(377)].

**тýре** pf 1.'стави' ~ *бíшкăта гă бáгрăме кá ки сă тýре врéла вóда и сă-кýбе* [ТГев(477)]; ~ *Имáло нéкуј арамíа затвóран;... о-пíтат тáм шó дá-на-прáват: "Кáк кулáј да-нáјме, да ни-кáјш?" "Кулáј – ричéл – ки-тýрте едíн казáн катрáн на-врáтта. Тó: катрáно нé пýште кулáј д-излéзе чувéко, áма нéка-ј дăлбóко"* [ВДој, Н(278)]; ~ *сè си-исқажáл óн: "Пи-шíн, рéкал, га-убрáме мазáта. Е шó кулáј најдéте: катрáнин казáн турíте, тáм да-прапáдне уф-ка-зáно"* [ВДој,Н(280)]; ~ *му вели на татка му: "тати, сичките деца имат пари и тасладисуват, ама меника кога дадиш пари да тасладишам и јаз?"* . *И татку му, што да чини, никаши да му расипа хатăрот, му даде триста гроша. И тојнака, как га зема грошовету, га тури аф пазвата му* [V,PM,33]; 2. 'наполни' ~ *"Ќи-нáјдиш мéсу, ăнă-бíвăл íли тéле, ќи-гу-зăкóлиш, ќи-гу-удéриш, мéсуту ќи-гу-клáјш бáшка, тá кóжта ќă-нăпóлниш вóда... ко-ќи-рéчăм – крáк! ăнă-чăпчáк вóда ќи-ми-тýриш дă-сă-нăпíăм"* [ВВод,Крон(312)]; ~ *И дéтто се изл҄ăжуве, искáрве чéшкăта ут-пáзвăта, нăпăлне гă вода – се-нăпăлнуве сус-злáто. Мóмта вíке: "Дáј дă-тýрум и éска вóда, дáли е вéрно"* [ВКук(282)] – во контекстот е регистрирана фонетската специ-фичност, карактеристична за ку-кушкиот говор: прегласот на **'а'** во **'е'** зад меки согласки, или што некогаш биле меки – **'еска'**, исто и: **'ес'**, место 'јаска, јас'; 3. 'спушти, наведна' ~ *да налије Трена студна вода] да наваде Трена цвеќе рано] рано цвеќе, цанум, ал каранфил] дека ваде Трена рано цвеќе] нападна си е тешка дремка] тури глава Трена уф бусил'че] пушти нози Трена уф замбулче* [ТГев(172)]; 4. 'намести, смести' ~ *óн пуддáве* (поткупува), *пóлéсно дă-му-сă-свăрше рăбóтта; зéре-ј пуддéл нéкаа пáра шó-ј турí нă-рăбóта сíте дéца* [ПК,2(91)]; ~ *и Кулуф стрéкса, и чиниха пазарлăк; и таká гу земá, гу закарá аф бáн'ата, от тáмо гу закарá аф кăштата, му дадóха харни дрехи. Вечерóт туриха женáта аф една одаја без светíло ... и такá гу турíха и нéгу нéтри при женáта ама у мрăчова* [V,PM,11]; 5 'назначи, ангажира' ~ *и така царјут аф она удаја ги тури сиромахут и жената му, тури и хизметчии да им чинат хизмет, да им носат таин царска софра* [V,PM,64]; сп. поговорка: **гу-турúли вăлко дă-ј чýве óвцте** (= му довериле важна работа на нечесен човек) [ПК,2 (158)]; ~ *пападијката му вéли: "да гу изгóними!" – "Да гу изгóними, ама фáша царвýли ки ми извáди от гăрбо. Тýку áди на тéшки рабóти да гу тýрими, он да си пишмáни и да побéгни!"* [V,PM,127]; ~ *и зăпóчнувăт миш-турíи дă–вăрвăт. Тýре двáма стра-жáре нă-чéшмăта, кóј ки-рéчи: "ах"!* [ВКук(283)]; ~ *дјатето, от што бéши мераклíа, тури едíн арáпин покрај жрјáпчето, и му вéли на арáпинот: "да му дáваш да јáди, што сáка!" Пáк нá жрјáпчето хранáта му бíла: стафíди, мíгдали, орјáхи, лéшка и дрýги таквíи* [V,PM,64]; 6. 'приближи' ~ *Тогáс купíла смóкви от нéгу и хапнáла, и си насмéа и му вéли: "господíне, далí мóжиш да пóзнајш, што марáз íмам јáзе?" И тóјнака и вéли: "да ти вíдам дивóјку". И приближú при нéа, турí ухóто му аф мóмин курéм* (стомак) *отгóри*

[V,PM(29)] – во долновардарските говори предлозите **во** и **на** често ги среќаваме со неправилна употреба, односно се мешаат, во случајот предлогот **во** упатува на надворешност наместо **на**: **тури́ ухо́то му аф мо́мин куре́м**; 7. ’наложи’ ~ *кату чу така царјув син, турил закон, молите да идат на војска да са бијат сос јунаците. На сички това хабер отиде, на сичките страни* [V,PM(71)]; ~ *Toj им вели: "Да видими, тој ке да ми погуби, или јазика ке да гу пека на ражен чивирме". Протудрак сос оно умут гу беши земал хизмикар, за да гу испечи, и аскерот му да тури да пејат хубави песни* ]V,PM(73)]; 8. – **(сă)** ’се истури’ ~ *Идни-пе́сни, идну ќимăне́, инă-гăга – сфи́ре. Ца́рут му-ве́ле: "Бре́ ви́кните-гу то́ Ѓу́птино шу-сви́ре". "Та шапкăта, му-веле, ут-триндафил'ут дај-ă". Е, дур зе́вăт ца́рут дă-му-ă-да́де та́ шапкăта нă-не́го и дава́итем – прррр, сă-сто́ри про́со. Сă-ту́ри то́ про́суто* [ДК, Ран(141)] – во контекстот се забележува една синтаксичка посебност, нашироко позната во југоисточните говори: има дупло изразување на определеноста: именката иако е членувана се доопределува со показна заменка: **Сă-ту́ри то́ про́суто**; 9. изр.: **ки-не́ма ме́сто де́к да-тă-ту́ре** (= многу ќе те почести) ~ *ут-ка́ ки-гу-изл'ăку́виш де́тто, ца́ро ки-не́ма ме́сто де́к дă-тă-ту́ре те́бе. Ки-ти-да́ве например, е́дна укол'a* [ПДој(148)]; **си тури водата** (= се измоча) ~ *и кога дојде оно ден за да гу обесат, гу изваdиха вăнка, гу закараха близу вăжету. Му вели на џелатите: "ви са мол'а, џелати, да ми оставите да си турам водата"* [V,MP,66]; **тури име** (= именува некого, му даде име) ~ *дојде́ вре́ме, роди́ла едно́ мо́мче и спрăт турскиј за́кон му турили името Кулуф* [V,PM,7]; ~ *еди́н де́н гу најдо́ха едни́ чоба́ни и гу зема́ха, гу открадоха от ме́чката, фати́ли гу, примини́ли гу, исчисти́ли гу и и́мето му тури́ли Мица́н* [V,MP,145]; **ту́ре рăка** (= присвои нешто) ~ *зи́м-сј-о: тво́јо де́л, зе́р ту́ри-ли рăка о́н, на мо́јш да-сј-о: -зи́миш* [ПК,2(199)]; **ту́р–му пе́пăл** (= подобро да ја оставиме таа работа и да не зборуваме повеќе) [ПК,2(199)] – возможно дека оваа фраза стои во врска со стариот начин, кога се пишувало со мастило и за да се исуши мастилото се ставало пепел со што напишаното станувало невидливо; **тури на работа** (= вработи) ~ *бахчеванџи́ата му ве́ли: "еј ги ти, господа́р мо́ј, ги пу́штам така́ на́ про́сти учи́тели да си нау́чат ма́лко, та се́тни да ги ту́рја на ра́бота"* [V,MP,149]; ~ *диме́к дăде́л руше́вет нă-не́куј гуле́м чуве́к до-ту́ре нă-рăбо́та* [ПК,2(152)]; **ту́р-си пири́с на-у́стта** (= биди внимателен како се изразуваш, размислувај што ќе кажеш) [ПК,2(199)]; ~ *пи́смото ве́лиши така́: "господи́не, мо́ј пе́рвиј писа́р! Това́ де́те, што ви пра́штам ту́ка, заедно́ч да и́дити на бизисте́н да ку́пити дре́хи и да гу ту́рити и него на́ ра́бота* [V,MP(152)]; **ту́ри ја́јца пут куко́шка** ’насади кокошка за да изведе пилиња’ ~ *о́на ќи-ј-ле́же три́ниде́ли и ќи-иска́ре пи́лчки* (пилиња) [ПК,2(80)]; **ту́ри нă-кăлăп** ’изврши силен притисок врз некого’ ~ *а́рно тă-тури́ли нă-кăлăп, нă-мо́јш дă-сă-мăрдниш* [ПК,2(184)]; **земја́та ки си ту́риши** (= ќе пропаднеше светот) ~ *вечеро́т, кога́ оти́доха да спа́т а́ф удаја́та, си чини́ заедно́ч стра́шин*

*гăрме́ш и лắскани, земја́та ки си ту́рши мутлак* [V,РМ,131].

**ту́рва** impf – в. **турнува** 1. 'става'; 2. изр.: **гу турвăт затвур** (= го затворат) ~ *"Ка́жи, ве́ле, ка́жи шо́ бе́ше то́ сшива́тто?" – "Же́но, ве́ле, ќи-ти-ка́жăм. Идну-вре́не нă-и́нă пăши́ца, ве́ле, ја́с му бе́ измиќа́р, се́тне се реши́ ă-зăклá, му зе́ во́ флóринут". Жента ја́ве нă-ни́кују, гу-фа́штăт та́му не́го, гу-ту́рвăт зắтвур* [ДК,Ран(140)]– во случајот претставува интерес образувањето на гл. именка со наставката *-те:* ***шо беше то́ (за)смива́те(то).***

**тури́ца** f , bot. Agropyrum repens 'вид трева, многу отпорна – пиреј' [ДК,Лип(104)].

**турла́к** m 'простак' ~ *уста́в-гу то́о турла́к, гле́ји о́т не́-т рạзби́ре* [ПК,2(115)]; првично значел 'полјанец' [ПДој(134)].

**турла́ци** pl. 'вид панталони, потури, специјално скроени, ги носеле во Кукуш и Кукушко' [СКук(337)]; ~ *ја́ уф-Сру́мица-ј Пạке́то ста́рјоо, о́н-еј кукуше́ниц, ду скóро ги-нóише турла́цте* [ПК,2(115)].

**т'урли́а** f 'вид' ~ *от та́мо оти́де на мердеве́но нạ́ ска́лата. Ска́лата и́маш четири́јси басама́ци, посте́лени сѐ сос цóха и они бе́ха се́каква т'урли́а; земá от ни́х по една́ парчи́нка* [V,РМ,123];

**т'урл'у́** adj 'различен' – в. **т'урлиа** ~ *на-нив'ăстата и́-вили́ д'ăдуту: "По́т'* (оди) *у-дру́гата кắшта да-дунис'е́ш' ма́нца!" Нив'ăстата вили́: "Н'е́мами ш'óгуд'а". И вили́ д'ăдуту: "По́т' да-ви́диш'!" Га хóж'да нив'ăстата, шó да ви́ди! Има млóгу т'урл'у́ ма́нц'а* [ВБог,Вис(341)]; ~ *су мóјто и́ми ђја́воли ки истéрат; ки прикажу́ват нóви и́зик, зми́и ки утепа́ле; се́кој турл'у́ зắир шо ки пи́јат, не-ј каби́л да му влắпса; на бóлнити ки си клава́ле рắцити, и ки си леку́ват* [MV,K(333)]; ~ *сắта тија планини су сắта му градишта, села, манастира, курији и др. работи, су сắта поле шо гу имат упашано като су зунка* (виножито), *су блаттă, су реката шо е пуслана като платно ув него, су селта расијани по полјто, су друзи турлиј шаренила* [МЕ,Р(71)].

**Турли́н** top. 'име на место во околината на с. Герман, Валовишко'. Називот е добиен според името **турлин** 'птица колку кукавицата, јајцата ги снесува на земја' [ЈИ,Ми...(208)].

**турлинтурна** f, zool. 'вид риба' (кај Саќов од Кукушко 'риба штука') – освен *турна* во Гевгелиско и Дојранско се забележани уште следниве називи на риби: *платица* (слична на *црвено-перка*, но поголема), *јегул'а* (односно: *јангула), бубуцан* [ТГев(391)].

**ту́рна** f, zool. 'риба' – в. **турлинтурна** ~ има тесна долга уста, *óна-ј али́с шту́кта* [ПК,2(115)].

**турни*** pf – в. **турнува** ~ *отиде да улови, дека да најди, от чешмата мајката, и терајке-терајке га најде и га затăкна. Тогас тојнака отиде, му рече на балтаџиите да износат ракиата, га износили, и тојнака га турна аф куритата* [V,РМ(43)] – во контекстот има потврда за тоа дека југоисточните говори, освен со источното споделуваат карактеристики и со западното наречје, во случајот се работи за балканистичката посебност – изразување на посесивност со предлогот **од** (наместо 'на'): **да најди, от чешмата мајката;** ~ *тојнака отговори на неа: "сос пари не ги продавам, туку сос едно "ха-ха!" и една паница просу". Му докара и една паница просу. Как чини да*

*му гу турни аф кошничката, са турна на земјата* [V,РМ,72]; ~ *и кога́ фати́ ширлаанцииата да ска́ка хо́ро, ко́н'ут игра́иши, ка́миниту и дӑрви игра́јаха, ме́ховиту сос ширлаа́но падна́ха на зе́мја, са ту́рна ширлаа́нот, ко́н'ут побе́гнал* [V,РМ,126] – потврда за тоа дека категоријата род во југоисточните говори не функционира наоѓаме во контекстот, во множинската форма **дӑрви** во која именка од ср. род 'дрво' се јавува со наставката **-и**, карактеристична за именките за машки и женски род. За односнава појава може да се допушти влијание од тур. јазик, во смисла на позајмен образец – една наставка за сите именки.

**турни́ка** f 'јадење од пченкарно брашно' [ДК,Ран(103)].

**турнува*** impf 'истура' ~ *ја-зва́ж'дами т'е́нџ'ира́та сӑс-широ́пу, ја-турнува́ми на-врӑх баклава́та, сӑ-натуп'о́ва и фа́ш'тами с'е́тн'а да-јид'е́ми* [ВБог,Су(342)].

**ту́рта** f 'пита од пченкарно брашно' ~ *сӑ-пра́ве уд-мисиркино бра́шно, си́рне, ја́јца, шарла́н. Ќо-зӑбӑркиш и ќо-пе́чиш* [ПК,2(115)].

**турту́рка** f, zool., Columba turtur 'птица слична на гулаб – гургулица, грлица' [СКук(337)].

**туру́ве*** (и: **ту́рве**) impf 1. 'става' – в. **ту́ре** 1. ~ *Уф-пуниде́лникут пусе́стримте ц-сӑ-ублечат уфниве́стини фуста́јне, игра́ат о́ро, сӑ–цӑрнат, ме́чки сӑ-пра́ват,ниве́стта пули́аве на-све́курут и свӑкӑрвӑта; о́ни туру́вӑт пе́пӑл* [ВГев,С(271)]; ~ *Испӑдна́ле на-ни́вӑта и-си-на́шле една́ же́л'ка и си-ре́кле: "Кӑто́ка не́мӑме де́ца, ќи-си-а-зе́вме за-на-че́до ме́сто". Си-оти́шле две́те на-цӑрква мӑш и же́на и му-ре́кле да-му-туру́ва во́да да-не-зӑва́ре гӑрнто* [ВМег, Сар(314)]; ~ *пӑнико́т еј дӑска длӑга, рӑзде́л'на-ј нӑ-прӑгра́ди, уфсе́каа прӑгра́да сӑ-туру́ве пу-а́јн* (еден) *сӑму́н дӑ-ки́сне* [ПК,2(94)] – во контекстот има посебност во редоследот – атрибутот се јавува во постпозиција: *еј дӑска длӑга*; што се третира за влијание од балканската јазична алијанса; ~ *ка виде́ че́шката, зачуди́ се: "Бре́ј... ри́бӑта че́шка изгӑлта́ла!" Зе́ме де́тто дӑ-га-изми́е че́шкӑта и та́а се-нӑпӑлни́ сус-зла́то. Исту́рве-гу зла́тто уф-кисе́то и ту́рве гӑ уф-па́звӑта* [ВК(281)]; 2. 'подметнува' ~ *ле́пи и-ро́жца. Ружце́итем мутуру́ва две́ кучини́шта та́. Дур сӑ-све́сте, ва́ка-на́ка му-кла́вӑт иднӑ-ма́чка. Ти́а де́цӑта у-инӑ-мӑла́тка и кла́вӑт, о́дӑт и-пу́штӑт пу-ре́кӑта* [ДК,Лип(114)]; 3. 'истура' ~ *о́ди Ми́цо, зе́ва ӑдно́ мӑга́ре, тува́ра ӑдно́ ки́ло и по́л ичуме́н, туру́ва нӑ-те́милито ут-згра́ӑта и гӑзија адна́ тиники́ја, му-клӑде́ о́гинчито, гу-зӑпӑли́, изгуре́* [ВЕв(296)]; сп. обичај во врска со настанот кога малото дете ќе почне да оди: кога детето ќе *праоде* му месат *пугача;* парчиња од погачата ги раздаваат по соседите зборувајќи: "*Јуван* (или *Ристо*) *праоди и ви пуштуве пунуда да дојдите да гу видите*"; тој што ќе добие парче погача ќе каже: "*Госпуд да му даде здраве и касмет и гулем да пурасне!*"; тогаш *му са сече сопка*: ќе му ги врзат двете нозе една со друга, ама лабаво за да може да оди, и пред да падне некој од домаќините ќе го пресече конецот и ќе го зграби детето, друг ќе земе стомна (или друг сад со вода) и ќе почне да *туруве* вода зборувајќи: "*Куту вода брз да биде*" [ТГев(122)]; 4. 'троши (пари)' ~ *ве́ли нӑ-де́јтто:*

*"А бре, тú нúшчо нé си-знӑјáл; шó си пáлал тóлко врéме нӑ-скул'óто, á?" Кýтрото тáтко-ти – вéли пáк пóпот – нéка турýва су-гӑр-стут пáри зӑ-тéпка, а тú дӑ-нé знáјш шó-ј тó: ѕúнгӑр-вúнгӑр, а?"* [ВЕв,К(288)]; 5. 'растура, прави нешто да се руши' ~ *вóа, кӑ сидéл дóма сус дујнá-ѓузилúјкӑта – ка стӑнувáле сабáалин, сӑ-углиду-вáле на углидáлто, он пӑ вил'áл: "пó-силúн јунáк нéма дӑ-úма на свéтут". Ка удирáл на зúдут гу-турувáл* [И,Гг(112)]; 6. – **(се)** 'завршува, се прекинува' ~ *пóсле тáму úмӑше дрýги нéкуи убичáи, шó му-вúкӑт блáгӑта рӑкúа... А уф-пéтукут ќи-óјшӑ нивéстӑта и зéтут, ќи-óдиа нӑ-нýнкуту. Ќи-óдиа нӑ-мáјкӑ-му сӑбута нӑ-вéчӑрта. И нидéл'ӑта ќи-си-óдиа нáзут и тáка сӑ-турýвӑша свáдбӑта* [ВЕв, Ил(308)].

**турфá** adj, indecl. 'чуден, недобар' ~ *турфá јáдне прáвии тúа дéнуве*; сп. и: *турфá ублéчин дујдé* [ПК,2 (115)].

**тýрцки** и: **турски(ј)** adj 'нешто што се однесува на Турција' ~ *Јáс сӑ-вúкум Дињúи Гóце Мúтруф, рóдин ил'áда óсумсто дивéјсе дивéтта гудúна уф-сéло Штéмница. Имше и дрýзи сéла, тýрцки бúа. Имше ӑднó сӑ-вúкше Кӑрá-мутлúја, Сӑрдумлúа, Јӑнú-маалé* [ВКук,Шт(288)]; ~ *кату шетаии, најдé едни жéни: еднá стáра бáба и трú млáди. Хýбави бúли мóми, нúхната гизда-вúна не мóжи да си искáжи; бéха соблечéни сос тýрски дрéхи* [V,PM,9] – глаголската форма **соблече** обично (и во дијалектниот и во нормираниот јазик) означува: кога ќе се симне облеката, овде обратно: **бéха соблечéни сос тýрски дрéхи**; ~ *нáшта кóла бúше пиргилúсна áдно áрно, кут нéкаа тýрцка нивéста кáк нóсӑт* [ПК,2(85)]; ~ *сéлто нéма Тýрци, úма двéста кýки, нéма Тýрци, нú нéкуӑ дрýгӑ вéра. Сéлто пӑрво бúло нӑ-цӑдéто зӑ-Вӑлáндӑво, сӑ-викáло Аништа, áма óти сӑ-дилúло пу-тýрско гу-нӑричéли фӑртали* [ПДој, Фур(174)]; *Дýдиф Дóл* (top.) ~ *фӑтúја нóкта и-извӑдúја вóнка нӑ-ӑднó дóл; Дýдиф Дол се-вúкӑше, нӑ-ӑднú кӑпúни и-фӑрлúја и се дӑдéа óти и-зӑгрӑдúја тáм, тýрскӑта вóјска и-зӑгрӑдú тáм* [ВЕв(298)]; ~ *Пýшкӑта бéше нӑ-Пустóл Пéткуф. Кундáкут нӑ-ӑднáта стрáна злá-тно кӑрс, нӑ-дрýгӑта стрáна Ристóс. Су-пýшкӑта злáтна ут-тýрскӑта влáс се-нӑгрӑдú, пáри зéма ут-нúх. И ӑднó врéме дузнáва Вӑндо и се-свӑл'ýва ӑднá вéчер нӑ-сéлуто* [ВЕв(299)]; ~ *тиле пее пу турски дуќајне] с уста пее, с грло збор чинуве] "Не ми е жал, кузум братко Ристо] не ми е жал от* (пишува 'ат') *ти мен ма лажа] тук ми е жал оти не ми кажа] тук ме лажа ду девит гудини"* [ТГев(199)].

**Тýрчин*** m 'припадник на турската народност' ~ *Штéмница бúше нáшто сéло, тáм сӑ-бéрше и пӑ-зáро уф-питóк. Нé бúше нóго гулéмо, áма кóлко стó дистúна кӑшти. Сӑдӑмдӑсé-усумдӑсé кӑшти христијáне двӑ-трúјсе кӑшти, тӑкá нéшто, Тýрци* [ВКук,Шт(288)].

**туршија** f 'грозје што се чува зимно време во "слачична" вода' – на *Бӑдни вечар* ќе ја стави *софрата* на *горни кӑт* (погодно место за одмарање покрај огништето) и на средина ќе стави леб, овошје, малку *мацун* (изварен сок од грозје или друго овошје), малку *туршија* (грозје), малку расол со

зелка, малку *комбуса* (пиперки, млади динчиња, зелени патлицани во киселина), бел лук и др. Домаќинот особено внимава за *Бăдни вечар* да сочува лубеница и калинка. Кога се ќе се нареди на *софрата* децата со *паурче* со ракија и со *сарлија* одат до вратата и едното дете ќе рече: *"Ел, дедо Бужиќ, да вичерме"*, другото ќе одговори: *"Вичирајте, синко, нек ви е слатко!"* [ВКук(288)]; потоа ќе продолжат со вечерата. Заб.: од други говори називот *турица* има значење на споменатата *комбуса*.

**ту́с** pron 'тоа' ~ *н'ăкуј вр'ăм'ă имáлу идúн цáр. Тóј нăмал тајфá и за тýс чéсту с'ă мóлил нą-Гóспод'ą дą-му-дąдé бąри-иднá мóмичкą. Утмăрą сéтн'ă душéл идúн плимąтúк* [ВБог,Нег(339)].

**ту́тким** adv 'скоро речи, како да' ~ *сă-вăрнáа измóрни, тýтким дă-сăлóзе купáли* [ПК,2(83)]; ~ *кá тă глéдум тéбе, тýткин мáјка а глéдум* [ПК,2(115)].

**тутурклúф** adj 'тој што не се сообразува, непостојан' ~ *нóго-ј тутурклúф, úч нé знáју нą-какóф амúн кó-* (ќе го) *пугóдиш;* со исто значење и **пăрфăтнúчуф** ~ *ус-тóо пăрфăтнúчуф нé знáју кáк ќиспáдне, нúм сă-фáити ус-тąкóф* [ПК,2(115)].

**ту́фка**[1] f 'украс од куси кончиња собрани како топче, се ставаат на детска облека, на уздата на коњ и сл.' [ПДој(118)].

**туфка**[2] impf 'се жали, офка' ~ *прáле шо прáле сиднáле тро дă-пучúнăт. Жéнă-му нă-óџăта гу-зăбурвúла сáпуну нă-идну-кáмен и дóшле чáфки и му-гу-кринáле. Кóга вúшла жéнăта фăтúла дă-тýфка: "Týф, тýф. Шо ни сă-стóри"* [ДК,Деб(155)].

**ту́фкичка** f, dem. – 'во случајот мала шишарка од трева, по форма личи на **туфка** (в. таму)' ~ *пиpé-j нóго лóша трéва, рáсте уф-урúзо. Плóдо нé-j збéрин уф-мăлéчкичка тýфкичка, úма цăрни зрăнцта* [ПК,2(85)].

**туф-туф** interj 'изразува жалост' ~ *прáле шо прáле сиднáле тро дă-пучúнăт. Жéнă-му нă-óџăта гу-зăбурвúла сáпуну нă-идну кáмен и дóшле чáфки и му-гу-кринáле. Кóга вúшла жéнăта фăтúла дă-тýфка: "Týф-тýф! Шо ни-сă-стóри, ни устăнáја пл'áчките нéиспрáни"* [ДК,Деб(155)].

**ту́чин** adj 'победен (во игра, во натпревар)' ~ *признавáл или нé, тú бúше тýчин* [ПК,2(116)].

**тучно** adj (обично во n) 'многу мрсно јадење што не е погодно за јадење' [СКук(337)]; од истава регија со исто значење Саќов запишал и: **тăжно** – в. таму; сп. **ту́шница**.

**Ту́ше** 'м. лич. име, често се среќава во Кукушко' ~ *нúм дă-си-кăжáл лóшо зă-Týше, зéр óчте ќи-ти-ј извáде Киро* (ќе те казни). *Зăвăркузýно мо-ј-вăрзąн* (многу се блиски), *úмат нéкуј гулéми тáјни* [ПК,2(156)]; ~ *Týше-ј нă-путстрúк уд-зáстрин, óш гу-нéма дă-сă-вăрне; óфците и-стрúжат уф-пýкта жéга* (кога температурите се многу високи) *на-курéмо и кул пáшкăта, тóо о-вúкиме путстрúк* [ПК,2(93)].

**ту́шница** f, bot. 'вид трева со дебели сочни лисја, како да се мрсни' ~ *тá-ј трéва зă-бúшките, нúско рáсте, пу-зéмăта-ј то-, жăлти кúткички сúтни цăфте, и дáве нóго сéме, цăрно, сúтно. Тó- сáмо вóда-ј, и кá ќа-искýбиш нóго врéме ки-стó- тăкá, нé сă-исýшуве лéсно;* изведено од стсл. **тоукъ, тыти** (= станува дебел) – општословенски корен, го има во рус., чеш., полски и др. [ПДој,Ник(123)]; сп. во ЕРБЕ(642). Исто или слично објаснување запи-

шавме и во Кукушко: ~ *тá-ј трéва, гą-íма пу-грăдúнте, íма мąлéчки, дибéли, мéки лúста, пăлни ус-вóда. Цăфте жăлтички, сúтнички кúткички, нáј гă-јáат прăсúнта* [ПК,2(116)] – во контекстот по испуштањето на прилогот 'него' прилошката функција ја презема честичката за суперлатив 'нај': **нáј гă-јáат** (наместо: 'нај него'); сп. во ЕРБЕ(642). Саќов називот **тушница** го објаснува погрешно со **лапад**, а тоа е друго растение; сп. во БТР (365): **лапад** 'полско растение од родот на киселец, има крупни долги лисја што се користат во исхраната – Rumex, штавел'.

**тăбане** pl. 'дрвен оквир на тркало, составен од повеќе делови, наплати (оттаму множинската форма: **тăбане**); врз него доаѓа железен оквир' [ПДој,Пат(128)].

**тăбитлúа** adj 'со тежок, посебен карактер' ~ *чувéк шó-ј нóго лимóн-тăбит-лúа, нóго мáани нóжде* (наоѓа), *сè нé му-сă-арéсуве* [ПК,2(205)].

**тăгáр** m 'голем сад од глина во кој ги молзат овците' [СКук(337)]; во Дојранско запишавме: **тăáр** ~ *то: мóже дé-ј куту курúтце нăпрáвăно, вăртлéсто и дăлбóчко. Уд зéмна ги-прáва:, зă-мéсăне лéп и дăржăне тýк дă-кúсне; куту лúен, сáмо-ј уд-зéмна* [ПДој(120)].

**тăгăресуве** impf 'се излежува'; во случајот: 'го подржува тој што се **тăгăресуве**' ~ *мóјта нýка тăкá сă-мăжú зă-адúн гóл пиштóл* (сиромашец), *сúн-ми цéл живóт ги рáне, ги тăгăрéсуве* [ПК,2(157)].

**тăжалќа** f 'жена ангажирана да го оплакува умрениот' [СКук(337)].

**тăже*** impf 'тагува по нешто' ~ *нóго тăжум пу пăрвăта жéна* [СКук(337)].

**тăжно** adj n 'многу мрсно јадење што не е погодно (за јадење)' [СКук(337)]; – ова е објаснување на Саќов, нашите истражувања упатуваат дека **тăжно**, освен на 'многу мрсно' често се однесува на јадење што е многу засладено ~ *нą-мéн мé-ј бąклąвáта тăжна, нă-мóжум да-а-јáдум* [ПК,2(116)]; в. **тýчно** (од истава регија).

**тăз** pron 'таа' – в. **тузú** ~ *сáму чул'áкą дéту рăзбúрал изúкą нą жуóтните рăзбрáл и кáзăл нą-уфчáра дą-ни-дуú тăз óфца. Сéтне кáзăл нą-чубáнинą дą-му-зăкóл'ą ăднó јáгн'а* [ВДр,ГБ(331)].

**тăзúă*** f, zool. 1. ~ *лувџúско кýче, пул-вúнте и сă-тóлкувички тąкá* (значи мали), *тéнка-ј, дăлга-ј. Зáјцо кá ќо:-* (< ќе го) *скóрне, нă-мóш д-избéге уд-н'áа. Дéк дé-ј ќо:-путúсне* (притисне, зграпчи). *Тąзú:та гу-тăрче зáјцо* [ПК,2(116)]; описот што го запишавме во Дојранско не е толку прецизен: ~ *тó-ј гулéмо кýче што лóве, зáјци пóвичке лóве, фáке ги зáјците, а нé знá: дă нăдýшуве* [ПДој(120)]; 2. изр.: **нă-зáјцо вúке бéги, нă-тăзúита дрăш** ~ *тó-ј зă-нéкуј лицумéрин чувéк, шо сáке и ус-тóо дé-ј áрин и ус-дрýѓоо* [ПК,2(116)]; 3. fig. 'слаба жена' [ПК,2(116)].

**тăј** adv 'така' ~ *чул'áкą пáк кáзăл нą-уфчáрą дá-ни-гу-кóл'а. Нáјсéтне си-рéкăл нą-умă: "С'á кăкóту зéме, нéкą гу-зăкóл'ą". Женăтą глéдăлą и сą-чýдила зăштó тăј мăжă-хи ни ште дą-кóл'а с'áку јáгне* [ВДр,ГБ(331)]; ~ *му-реклá: "Штą-ми-кáжеш с'á зăштó мą-свáли ут-кубúлăта, зăштó ни-úскăше дą-сą-издуú нăз-óфца и зăштó избúрăше тăј јáгнетăта. Тú крúеш н'áшту и нц-штéш дą-ми-кáжеш"* [ВДр, ГБ(331)]; ~ *тогас чобанот му вели: "сакин царју, да не си кладеш на умот за тас работа, ч'а моите*

*ланџици тӑј шетат по човеците!"* [V,РМ(176)].

**тӑка** adv 1. 'на еден определен начин' ~ *Они па́ бе́гаַт. Ко́а даַ ви́даַт – па́ заַд ни́х и́де. Ко́а сӑ-зӑвӑ́ртувӑт, а́ даַ-ј-фта́се, ко́а гле́ат па́ пу-ни́х. Ду́р даַ-и-сти́гне гле́дат нӑsӑ́ди и-стриту́ве аַдин ста́р де́до. И де́то и-ти́те: "Де́к тӑка́ бре́ де́ца?"* [ВГ,М(269)]; ~ *ни плӑни́нцко, ни по́лцко би́ше се́лто Ште́мница. Тӑка́ би́ше кути-до́јдӑно, ни́вите му-би́аַ кути нӑ-ритчи́на тӑка́, а́ма сӑ-рӑбо́тӑа. Тумба́рки, тумба́рки сѐ. Ту́к ӑдна́ тумба́рка, та́м ӑдна́ тумба́рка* [ВКук(288)]; 2. 'потоа' ~ *ќа-а-ка́чаַт наַ којнут, ќа-а-иска́раַт ут-се́лто наַво́нка, ќи-сӑ-про́сте ус-та́ткуто, ус-ма́јкаַта, ќи-чи́не ми-та́јне, ќи-ба́кне рӑ́ка, даַ-тӑка́ ќаַ-а-ка́чаַт наַ-ко́јнут* [ВГев,С(269)].

**тӑкли́т** adj 'нешто што не е оригинално, што е фалсификат' ~ *то́ гро́ш е тӑкли́т;* ~ *ти́ си тӑкли́т бо́лин* (= лажно болен) [СКук(337)].

**тӑ́кму** adv 'точно' ~ *и си фати́ сос не́гу да си бори́чка тӑ́кму три́ де́на и три́ но́ќа, дур веки хајду́тинот ама́н му рече́: "бра́те, позна́х ча си по-јуна́к от ме́ника"* [V,РМ,21]; ~ *и така си фати тамо да носи сос двете магаринта камини, и носил мӑра-млого две години. На магарите на гӑрбовето му са чиниха едни рани от самарот, хем вон'ајаха. Ги зема и есапот от мајсториту тӑкмо* [V,РМ,21] – во контекстот се присутни две посебности, едната морфолошка, употреба на множинската наставка **-и** со именки од среден род: **магари-те,** и на тој начин односнава настаַвка станала универзална кај сите именки независно од родот, кој и така во овие говори не функционира; втората посебност е лексичка – присуство на архаизмот **вони** (= непријатно мириса, смрди), сп. рус. вонять (= испушта смрѓава).

**тӑкми́че (сӑ)*** impf 'се натпреварува' ~ *ми, риче́, на́шио ца́р и́ма мо́ма, зӑ-мо́мӑта сӑ-тӑкми́чӑме ко́ј дӑ-иска́ра по́вике пӑри́, тӑ-дӑ-зи́ме мо́мӑта; ни́и сме тру́јца* [ПДој(150)].

**тӑкни*** pf 'турне' ~ *па́к по́пот на папади́јката ве́ли: "папади́јку, дове́чера кога́ ки ле́гними, не́гу да гу кладе́ми кра́ј река́та та, ка́к ки за́спи, да гу тӑ́кними а́ф река́та да си ода́ви и ниа да си куртули́сами"* (= спасиме) [V,РМ,128].

**тӑксирӑтли́ӑ** adj, indecl. 'измачен, несреќен' [ПДој(117)]; ~ *ни́а куку-ше́не сме ќупте́н тӑксирӑтли́а наро́т. Сме си устави́ли сѐ ду-ше́јче, сме дујде́ли ус-адна́та ду́ша* (сосема без ништо, само "со себе") *дур ду-ту́ка. То́о на́шо-ј гуле́м тӑксира́т, и кут на́с тӑкви́ тӑкси-рӑтли́ј не́-ќ сӑ-ро́дӑт* [ПК,2(116)].

**тӑксу́вӑне** n 1. 'веќавање'; 2. изр.: **ут-тӑксу́вӑне кӑ́шта не́ сӑ рӑси́пуве** (= многу често веќавањата не се остваруваат) [ПДој(138)].

**тӑкша́ве*** impf 'веќава' – в. **тӑксу́вӑне** ~ *сѐ сӑ-тӑкша́вум и сѐ нӑ-мо́жум до́м нӑ-цӑ́рква* [ПК,2(116)]; ~ *и́ма не́куј не́ сӑ-ш̄трӑму́ваш̄, ш̄акша́ваш̄ ош̄ ќи-ш̄и-да́аш̄ се́ш̄не куш̄ да-не́-било, ни-да́ваш̄, ни и́ч би́ле* [ПК,2 (207)].

**тӑкӑр-тӑкӑр** interj 'за повикување и вабење на кокошки'; во регијата ги констатиравме уште следниве извици со односнава намена: **тӑ́ка-тӑ́ка** и **ти́ка-ти́ка** [ПК,2(116)].

**тӑла́с** m 1.'стругутини од рендосани штици' ~ *збе́ри тӑла́с ут-ти́шл'ӑрто, у́тре са́ке* (треба) *дӑ-пе́рум;* 2. 'кадрица' ~ *ко́ста мо́-ј* (< му е) *тӑла́се, тӑла́се* [ПК,2(116)].

**тӑ̆ман** adv 1. 'точно, што одговара' ~ *до́бро а́ма, мӑрува́јќи-гу, зна́чи, сӑ-спушти́л де́фо уф-не́тре, до-*(< да го) *ме́рӑт тӑма́н. Ка́ му-чу́кне дисти́на кирфи́ј узго́ре и де́фо не́тре фа́тен* [ПДој,Ник(160)]; 2. изр.: **чи́ниш не́-ј тӑма́н** (= како да не е со сиот ум) ~ *нӑ-мо́јш сӑ-рӑзбе́риш, ти́ адно́ о́н дру́го ти ве́ле, чи́ниш не́-ј тӑма́н* [ПК,2(180)].

**тӑмбура́** f 'ориентален, жичен инструмент' [СКук(337)].

**тӑмуру́т** adj 'тој што е постојано намуртен и не разговара – намќор, иако можеби не прави лошо, сепак не е пожелен' [ПК,2(116)].

**тӑмӑ̆кшило** n 'религиозен предмет' ~ *тоо некуј гу-викӑт чесӑн крӑс. Донцин-еј уд-Божи-гроп, ус-него сӑ- "ликуве уд очи"*, т.е. ако е некој *урочен* [ПК,2(116)].

**тӑмӑ̆хли́ф** adj 'тој што многу работи со стремеж за збогатување' [ПДој (116)]; ~ *зе́то ме́-ј но́го тӑмӑ̆хли́ф, се̏ са́ке де́-ј не́гӑво* [ПК,2(116)].

**тӑмӑ̆хќа́р** m, adj 'незаситник' ~ *тӑмӑ̆хќа́р-еј и нӑ-рӑбо́тта и нӑ-ја́динто* [ПК,2(116)]; [СКук(337)]; ~ *п̄у-це́л де́н рӑбо́т̄е, нӑ-мо́јш-до́* (< да го) *ви́јш дӑ-сӑ-зӑбӑ́рке ус-нӑро́т̄, но́г̄о-ј т̄ӑмӑ̆хќа́р, чи́ниш ус-о́рӑл'т̄о ќи-живе́е* [ПК,2(199)]; ~ *има чуве́ци шо́ сӑ но́г̄о т̄ӑмӑ̆хќа́р, рӑбо́т̄ат̄ де́не ве́чӑр, уд-адно́т̄о две́ п̄ра́ват̄, дур и уд-адна́ о́фца две́ ко́жи бӑ́ркат̄* [ПК,2(203)]; и: **тӑмӑ̆ќар** ~ *у-то́ вре́ме пирси́цката крали́ца рудѝла две́: идно́ ма́шко и идно́ же́нцко. Пирси́цќут кра́л бѝл тӑко́ф тӑмӑќа́р – це́лта дӑржа́ва ӑ-има́л зӑбурче́но. Па́ри има́л но́гу, а́ма тӑмӑќа́р* [ДК,Ран(129)]; – в. **тӑмӑ̆хли́ф**.

**тӑмӑ̆хќӑ̆рлӑ̆к** m 'алчност, незаситеност' ~ *тӑко́ф тӑмӑ̆хќӑ̆рлӑ̆к не́ трибу́ве* [ПК,2(116)].

**тӑ̆нгара-мӑ̆нгара** interj 'укажува на шум што се создава кога нешто ќе се стркала' ~ *Вӑ̆лко јӑ-пушти́л но́гӑта и фӑти́л ӑдна́ жи́ла. Лиси́цта викна́ла: "О-о, ле́ле, но́гичка!" Вӑ̆лко чтӑја́ки о́ти но́гӑта јӑ-фӑти́л, сӑ-упна́л те́гле, те́гле и ќу́п! – сӑ-скина́ла жи́лта и вӑ̆лко тӑ̆нгӑра-мӑ̆нгӑра сӑ-тӑркӑл'ал*[ВКук(286)].

**тӑ̆н-гӑ̆н**, **тӑ̆н-гӑ̆н** interj 'укажува на шум што се создава кога нешто несмасно се движи' ~ *сӑ-ка́чфа то́, дрӑ̆се. Тугӑ́ј инӑ-ме́чка гре́де удна́ка. Кри́вејут кӑ-ви́жва ме́чкӑта, тӑ̆н-гӑ̆н, тӑ̆н-гӑ̆н, пуле́ка, пуле́ка сӑ-пикну́ва у-инӑ-кӑпи́на* [ВКај,Тр(274)].

**тӑнту́ра** f 'алкохолен пијалак, ликер со канела' [СКук(337)].

**тӑнӑди́суве** impf 'препознава' [СКук (337)].

**тӑ̆пан** m 1.'народен музички инструмент на кој се удира од две страни на разапнатата кожа' ~ *и и́де. Ве́чарта си-но́јҷе акра́но, уф-каване́то, пуса́де́ле и удде́ле на-о́рто. Туга́ј, е́дно вре́ме, се̏ на-пӑ̆то са-бра́ле, играја́ле н-е́јн тӑ̆пан, н-е́дна га́јда* [ВД,Д(277)]; ~ *засвира́а кимӑни́нта* (виолините), *зачука́а тӑ̆пӑнто* [ПК,2(58)]; ~ *царјут кату чини кал'ата, зема и секакви свирки да свират и тӑпӑни да тӑпат, свадба курдиса. Са собраха от сичката земја јунаци* [V,РМ,61]; 2. – множинската форма **тапајне** го покрива значењето: 'музичка група од народни инструменти' — свадбата почнува во сабота навечер кога ќе дојдат *тапајне* (група од тапан, зурла и "ѕура"), ќе почнат да свират и младите да играат. Штом *тапӑнот* (би требало 'тӑ̆пӑнут') ќе удри присутните ќе речат: *"Ха, саји било свадба брej... Е, сега праличе, умјасе на свадба. Свадба биз тапајне, црква*

*биз поп! На свадбата душа даве тапăн”* [ТГев(168)]; ~ *свáтовете ќе-се-собéрат ф-нéговата кýќа да ќе-óдат за мóмата да-а-зéмат. Со-тăпанут и со-свѝрците ќе-óдат* [ВЕв,Бар(301)]; ~ *Тáткото на-момата ќе-одговóри: “Мóмата хазăр-е, áко сáкаш да-прáвиме свáдба... ќе-си-зéвăш тằпăн'е, – на-пéтăкут óште тằпăнут ќе-го-зéваш, цéла свáдба сáкам да-прáвиш* [ВЕв,Ба(288)] – од контекстот излегува дека паралелно и со исто значење се употребуваат и еднинската и множинската форма (*ќе-си-зéвăш тằпăн'е... на-пéтăкут óште тằпăнут ќе-го-зéваш*); 3. изр.: **нé чукнáа тằпăнто** (= не е толку итно, *шó сă-вáркиш* (се брза) *тóлко, нé чукнáа тằпăнто, ѝма врéме óште* [ПК,2(182)]; **глá·фта мé-ј (алѝс) тằпăн** (осеќам тегоби во главата) ~ *ѝч, амáн, мóлчи, от дă-знáјш глá·фта мé-ј тằпăн* [ПК,2(156)] – во контекстот, во гл. форма **молчи** рефлексот на некогашното вокално **л** е регистриран како ’ол’, што претставува исклучок, бидејќи не се сложува со генералната замена која гласи **’ăл’**, може да се претпостави дека се работи за лабијализација; **удират тупан** (= кога некој не ја заврши на време работата, конкретно во земјоделските активности, соседите го предупредуваат со тоа што во нивата ќе издигнат поголема грутка земја во вид на пирамида (тоа се вика: “му удираат тупан”) и на тој начин индиректно се врши јавен притисок врз нератботникот [ТГев(333)].

**тăпи*** impf ’удира на инструментот **тăпăн**’ ~ *царјут кату чини кал'ата, зема и секакви свирки да свират и тăпăни да тăпат, свадба курдиса. Са собраха от сичката земја јунаци* [V,РМ,61]; односно удира на **дајре** ~ *си-клáшла инă, кăт-шу-си-клáвăт Тýрците вáка нă-лѝце. Си-у-пукрѝла лѝциту. Зéла дáјре шу-тằпăт. Фă-тѝла дă-тằпа. Му-кăзáла иднă-пéсна лéпа и нáјсéтне сă-уткрѝла* [ДК,Палј(122)] – во контекстот има посебност во линеаризацијата: атрибутот е лоциран по именката, поточно именката е меѓу два атрибута: **иднă-пéсна лéпа;** на лексички план глаголот **каже** се јавува со значење ’отпее’.

**тăптѝсе** pf 1. ’се занесе, прифати нешто малку реално’ ~ *кá-ј тăптисáл пуаднá, áма биз-акằл устăнá* [ПК,2 (116]; 2. изр.: **тăптисáл си ус-нéго,** или: **си тăргнáл пу-нéгăвјо акằл,** или: **сă-ујдисáл си ус-нéгăвјо акằл** [ПДој(116)].

**тăптисуве** impf ’се занесува во нешто, се збудалува’ [И,Гг(129)]; в. **тăптѝсе.**

**тăпýс** m ’голем чекан’ [ПДој(121)].

**тăпăнáрин** 1. ’тој што чука на тапан’ – в. **тапанар;** 2. изр.: **алѝс тăпăнáрин** (= неуреден, несмасен) ~ *сă-зăстрăмѝх кá о-видéх уф-чăршѝята, алѝс тăпăнáрин, кá сă-рăстурѝл, сă-рăзвличéл, дă-тé-ј стрáм* [ПК,2(152)].

**тăрáк** m 1.’земјоделска алатка, гребло’ [ПДој,Ник(122)]; 2. ~ *пред вуднѝцăта ѝма зѝдăно, зă-вó·та дă-сă-субѝре – тóă сă-вѝке бéнт. Пу-н'о· пуминýве вó·та. Дујдýве ду-тăрáк – тѝă сă-нăрéдăни прằчки кој-шо-зăдằржувăт дă-нé-флéзе уф-бýкăта ѓýбре, грáнки, нéко· дрýго нéшто* [ПДој,Ник(171)].

**тăрáно-друбáрник** m ’јадење, пита правена со кори од страната, а во средината се става тарана’ [ПК,2 (116)].

**тăрбушѝна*** f ’внатрешен орган, желудец’ ~ *нѝа мисѝркино* (пчен-

карно) *не́ ја́јме от нӑ-бо́цке нӑ-тӑрбушӣнта* [ПК,2(73)]; ~ *то́о ја́гӑнто рӑстӑрбу́ш-го, излӣј-гӑ тӑрбушӣнта, ту́р-ја да сӑ-сва́ре, ту́р-ги и цре́фцта* [ПК,2(116)].

**тӑрбу́шник** m – в. **тӑрбушина** ~ *уд-мисӣркино мӑ-бо́ле тӑрбу́шникут, мӑ-бо́ле и ка́ ја́дум мӑ̄рсну* [ПК,2 (116)].

**тӑргӣнање*** n 'заминување за некаде' ~ *ричѐли: "Тӣ ва: вѐчӑр ус-на́с ки-до́јдиш, ќ-о́јме (< ќе одиме) нӑ-ца́ро, ки-флѐзӑме уф-нѐгувио сӑра́ј и ки уткра́дӑме та́м шо-ӣма, па́ри, тва́, дру́го". И о́н, ни-пѐт ни-шѐс, мо́ра д-о́де ус-нӣх. И трӑгну́ве. Арно, а́ма на тӑргӣнӑнто, о́н зна́: о́ти ки-сӑ-рӑздѐне, нѐгувите бра́те ки-вӣӑт о́ти нѐго гу-нѐма* [ПДој, Ник(168)].

**тӑрго́вац** m 'тој што заработува од купување и продавање' ~ *имало е́дно вре́ме не́кyј тӑрго́вац ко́ј шата́л уд-гра́т на-гра́т. Шата́јќи дујдѐл на-нѐко: пристаниште, испаднал уф-нѐко: сѐло. Бӣло до́цкӑна* [ВД,Д(277)]; ~ *о́дат и на-о́:рто на́јубва та́: мо́ма. И рачѐл на-пубра́тимто: "Та́: мо́ма, ва́: вѐчар да:-зѐмум нӣшчо нѐ са́кум". Пубра́тимо му-удгувурӣл: "Тӣ тӑрго́вац, та́: сѐлцка мо́ма, на́јалча́к, на-гувада́р еј, ка́к ќа:-зѐмиш?"* [ВД,Д(277)]; ~ *и трӑгна́ме пѐшки, пра́во. Цивӣлни трӑгна́ме, ки-пӑту́вме дѐнцки. Ко́ј ка́ ки-нӑ-стрѐтне: "Уд-дѐк сте брѐ?" "Ми, бижа́нци сме-нӣӑ, нӑ-адни тӑрго́вци кӑра́ме сто́ка, зӑ-па́ри. Нѐ ни сӑ-пла́ште нӑ-пӑмпу́ро, тӑка́ ки-с-о́јме, пѐш* [ПДој,Пат(172)].

**тӑргу́ва*** impf 'купува, пазари' ~ *ка усамна́ на нидѐлаӣа, Марӣа Маг... и Марӣа ... ӣаргуваље мирослӣво балса́м да о́даӣ да гу ма́жаӣ. И но́го ра́но на ӣа́а нидѐл'а уӣӣшле на гро́боӣ, ка угрија́ слӑ̄нциӣо, ем вел'а́ле мигу нӣх: Ко́ј ќи ни ӣра-ка́ли на на́с ӣло́чаӣа* [MV,K(255)].

**тӑргувӣа** f 'дејност поврана со размена на стока, односно на капитал' ~ *зӣме ца́рскио сӣн ко́јн и еднӣ диса́ги, и нӑпӑ̄лнуве зла́то и тӑргну́ве зӑ-трӣ гудӣни дӑ-рӑбо́те тӑргувӣа* [ПДој(146)].

**Тӑргувӣшче** top. 'месно име во околината на с. Дебрец, Кајларско' ~ *бизбѐли та́му сӑ-пра́вело нӣкуј па́зӑр, чӣнки бӣло гулѐмо сѐлуто* [ДК,Деб(154)].

**тӑрка́ле (сӑ)*** pf – 1. в. **тӑрка́л'уве** ~ *Вӑ̄лко јӑ-пуштӣл но́гӑта и фӑтӣл ӑдна́ жӣла. Лисӣцта викна́ла: "О-о, лѐле, но́гичка!" Вӑ̄лко чтӑја́ки о́ти но́гӑта јӑ-фӑтӣл, сӑ-упна́л тѐгле, тѐгле и ќу́п! – сӑ-скина́ла жӣлта и вӑ̄лко тӑ̄нгӑра-мӑ̄нгӑра сӑ-тӑркӑл'ал* [ВКук;П(286);] во контекстот е зачуван лексичкиот реликт **чтајаки** (= мислејќи) за што имаме пишувано на неколку наврати во статии поврзани со дијалектната лексика; сп. во рус. јазик: **считаю что ты неправ;** ~ *уф-су́бута пу вѐчара кӑд зо́ра, на идѐн дѐн пу су́бута, дујдѐ Марӣа Магд. и дру́гата Марӣа, а глѐдаа гро́бут. Ету и по́трис сӑ чинӣ голѐм, оти Ангел Господӣноф ислѐгал ут нѐбито, ка си наближӣ а трӑкала́ пло́чата ут вра́та, и си сѐдиш пу узго́ри* [MV,K(289)] – во контекстот, замената на големата носовка со **у** (**субута**) претставува црковнословенизам; ~ *уддѐле пукрӑ̄ј мо́:рто, ки-лѐжӑт нӑ-нѐко: сӑ̄ртче тӑка́. Нѐго ќо: (< ќе го) -ту́рӑт утка́де мо́:рто, ут-та́а стра́на. Ка́ ки за́спе он, ќо-тӑрка́л'ӑт уф-мо́:рто* [ПДој,Ник(163)]; ~ *до́нци а́јн вӑргӑлѐс ка́мин, до:-тӑрка́л'ум уд-гурнӣцта* [ПК,2(32)]; 2. изр.: **сӑ-тӑркӑл'а́ло гӑ̄рнито си-нӑјдело кӑпа́ко** ~ *сӑ-пугудӣле и мӑжуӣ*

*и жéнīта*; *кạкóф īóо, īạквá īáа* [ПК,2(198)]; **сă-тăркăл'á мéсицо** – поминаа 30 дена, еден месец [ПК(Гăрб)].

**тăркáло** n 1 'направа во форма на обрач, круг' [СКук(337)]; ~ *глăвúна сă-вúке и нă-кóлта нéшто, нă-тăркáлто* [ПК,2(34)]; ~ **будúло**-*ј ус двé тăркăлúна, тó-ј фрéнцко тăркáло* (велосипед) [ПК,2(25)] – во контекстот се среќава проширена употреба на множинската наставка **-ина** (-иња) и кај именките од ср. род на **-о** (сп. село – села): **ус двé тăркăлúна** (наместо 'тăркала'); в. **тăркăлéк**; 2. fig. 'буква' – за извесен дел од полуписмениот народ буквите биле 'тркалца' ~ *нé сум пúсмин, нé знáм да напúшум ни áдну тăркáло; нéли дéцта уф-шкóлто и ýчат да пúшат тăркáлцта* [ПК,2 (116-117)].

**тăркáл'уве*** impf 'кога нешто се движи со обраќање, со тркалање' ~ *гó-пúте: "Јáгнăнце, бéгнăнце, шó прạвú, тạ вăгл'ăне жвáкиш?" Јáгăнто му-ọдгọвóруве: "По-сýј рúдиита, сýј гăргăлéнки тăркăл'увáх"* [ВК,П(285)]; ~ *кá сé-ј чинúл алúс вал'ýга* (валјак), *до-тăркáл'увиш* – се кажува за некој што многу се здебелил [ПК,2(32)].

**тăркăлáче** n, dem. (в. **тăркáло**) 'тркалце' ~ *прéшлино-ј тăркăлáче уд-дăрво или ут-кирмúтка, сă-кла́ве нạ-вăртéно кóга сă прéде нă-фýрка*, (за да го држи конецот опнат) [ПК,2(88)].

**тăркăлéк** m 'направа во кружна форма, тркало' [ПДој,Пат(130)]; ~ *тóо кумшúта Бранку, óт игрáјше ду-гулéм ус-тăркăлéци, сáа-ј цéл мăш, úма му-устăнá пăрмóн* (прекар) *Тăркăлéко Брáнко* [ПК,2(117)].

**Тăрлис** top. 'големо село во подножјето на пл. *Черна Гора*, Драмско'. Според Ј. Заимов називот е изведен од **тăрло** и наставката **-иш** (по истиот модел како топ. **Мăгл-иш, Череп-иш)**; постои и друго мислење: од **трьлѣсьѥ** (= **три леса**, т.е. три шуми) [ЈИ,Ми...(209)].

**тăркăлéс*** adj 'заоблен, во форма на круг, на топка' ~ *уф-гивгúр пéчме пукăнúци, óн еј кут-тéнџăре, нăпрáвно тăркăлéсто, úма вратичка кут-ќурсúјте, нис-н'áа сă-кла́ве пуклúва мисúрка. Он (гивгúрут) úма дăлга рăчка да нé тă-пéчат рăцто, óт(и) пукăнúцте сă-пéчат нă-нóго плáмин* [ПК,2(34)].

**тăрлúца** f 'објало, завивач за нозете' [ДК,Емб(103)]

**тăрло** (кај Таневиќ погрешно: **трло**) n 'ограден и покриен простор со помошни простории за чување овци и преработка на млекото' ~ *разгла́саве низ-нéговта околúја дáли ќạ-се-нáјде нéкуј дạ а-унúште мéчката. Нạ-тóа се-јавýве едúн чụвéк ... Тóа чувéк óде уф-сéлто и пụте дéка-е тóа уфчáр. И откóа му-кạжýват, óн óде уф-трạто* [ВГев,Мир(273)]; ~ *Пиринуго, јубава дивојко] тихо пејиш дилеко се слуше] чул те уфчар преко три планини] си јуставил трло неградено] јуф трлото стадо небруено* [ТГев(56)]; ~ *што им веле ем гуворе:] "Не је била бела Јана] не је била на мен касмет] тук је била на вас девит] на вас девит верни псета"] Си фатиле девит псета] кој уд нога кој уд рăка] ја нусиле јуф кулиби] јуф кулиби пра трлото* [ТГев(202)]; ~ *гáздата нạ-кýчто му-кạжáл нạ-уфчáро да-нé се-секúре зạ-тóа, тýку дạ-му-кáже ọт-кọа стрáна влéве мéчката уф-трạто* [ВГ,Мир(273)]; ~ *кóрда сă-вúке нă-тăрлуто шо-ј зăградăно, шо лéжăт óфците, пукрúјно-ј то:, уд-éднăта стрáна-ј дúгнăно, сус трăска кăд*

*нáс и прáвăме* [ПДој,Ник(125)]; во контекстот што следува зборот **тăрло** се објаснува со тур. (< грч.) **мандра** што укажува дека голем дел од населението во овие краишта било двојазично; сп.: ~ *катý как ми знáи Тáтко ми, и-јáс а знáм на тáтко ми, и дýшата му сам дал за óфцити. Имам и дрýзи óфци, шо нé са ут вá мáндра (тăрло)* [MV,K(299]. Во материјалите вакви случаи забележивме на повеќе места, сп. кај Верковиќ: *рјакăтă ни ја приева морето зашто не зева корбан (жертвă)* [V,PM,284]; од гевгелискиот говор: *испáжќе на Стáмбул – л'ýјто (инсáнут) сă бéрат* [И,Гг(111)].

**тăркáс** m 'вид брава со која се затвора надворешна врата' [ПДој(120)].

**тăˇрн*** (и: **трăн**, односно **тăрăн**) m 1.'мал израсток на кората на некои растенија, со остар врв, боцка' ~ *отúде и бишкáринот да ги пасé. Кубúлата са чинú јарибúца сос јарибúче и фати тáмо да си фăˇрка по трăˇнету* [V,PM(117)]; ~ *да тáму шо сéиши, кој зăˇрно ут сéмито му паднá на пăˇтут и си газá, и ут нéбито тилúштити гу издóа. Па дрýгуто паднá уфстрéт уф трăˇнити, да кáк си пурастóа трăˇните, гу удавúле* [MV,K(273)]; ~ *напрáăвăт пăзăрлăˇкут, гу-фáшќе за рăˇкта, му-гу-дáве, гу-клáве уф пăјтóнут; дéтто му кăжýве: "Мăкупú ти мене, амá адна кóла трăˇјне ќи-úмиш на-гăˇрбут"* [И,ГГ(111)]; ~ *óт, óт* (според нашите истражувања би требало: 'ó·т, ó·т'), *пупăˇто, и лисúцăта ки-му-рéче нăвăˇлко: "Ама ко· ки-влéзăме уф-мéне, сáмо прăт-тéбе дă-си-глéји, дă-нé дúгиш глáва нă-гóре, óти гóре úма тăˇрне и глóже, ки-т сă-избó·т óчте"* [ВКук(286)]; сп. **кăрáчăли** (= *трăˇн, рáсте висóко, úма плóдуве куту пáрички* [ПДој,Ник(124)]; 2. 'грмушка со многу трње' ~ *"Кóј трóпа на пóртата?" – "Кăˇде тáтко-ти?" – Тáтко-ми не-ј дéва, тúди да бéре од тăˇрн сăˇме да сăˇје, да знúкнат да ќе-вăˇрват кирајџúи собабáки да ќе-се-закачýат бабáките по тăˇрните* [ВСол,К(288)]; 3. 'многугодишно растение со бели цветови и трње по гранките – багрем (акација)' [ПДој(137)]; ~ *кá-ј рăсцăˇфтин тăˇрăно нóго áрно мирúсе* [ПК,2(117)]; 4. изр.: **ут-тăˇрăн нă-глóк** (= од лошо на полошо; – **глок** е голем трн); **ус-тăˇрăн дăмáјш, нéма шó да-зăкáчиш** (= се кажува за некое бедно семејство, односно за сиромашна куќа во која нема намештај и сл.) [ПК,2(206)]; **нă-тăˇрăн зăдóјн** (= кога некој се однесува премногу нервозно, зајадливо) ~ *нáшјо млăдéш нă-тăˇрăн еј-зăдóјн, нă-мóјш до·-пувéлиш, нăмóјш лáф дă-му кáш, нă-ăднóш сă-л'ýтăт* [ПК,2(186)]; **кут-нă-тăрне** (= се кажува кога гостинот не останува, туку за малку време се кренува да си оди) ~ *јá, тéтти Рáјна тăквá бúше. И мáјкти тăквá-ј. Ќи-дóјде, нé сиднáла óште ќи-с-јóде* [ПК,2(171)]; **тăˇрăн уф-óчте-ј** (= кога постои голема нетрпеливост) ~ *дóд Рáјна т̄ăˇрăн уф-óчт̄е и-бише нă-снáат̄а, сјáа нéк сă-нăшире* (кога *дóд Рáјна* веќе ја нема) [ПК,2(199)]; **тăˇрне му вăˇрше нă-глáвăта** (= го малтретира, го измачува) [ПДој(137)]; ~ *дéне вéчăр тăˇрне му-вăˇрше нă-глá·фта ич си-нéмат живóт* [ПК,2(199)].

**тăрнáк** m 'копито од овца или коза' [ПДој,Пат(125)]; ~ *тóо нóхут мăболе, сјáа вúј кáк рáсте нă-крúво, éм нóго-ј јáк, úч нé сă-сéче, сăˇнки тăрнáк* [ПК,2(117)].

**тăрна́рка-ба́нца** f 'пита со кори и тарана' ~ *та́а ба́нца сă-пра́ве ус-тăра́но* [ПК,2(23)]; в. **тăра́но-друба́рник.**

**тăрна́рка** f, zool. ~ *то́-j пи́ле, кулк адна ја́рбица-j, шаре́нко-j* [ПК,2(117)].

**тăрна́рник** m 'непроодно место со многу трње' [ПК,2(8)].

**тăрно́рищ** m 'земјоделска алатка' ~ *то́-j куту сăтăр* (голем касапски нож), *ус-длăга рăчка, ус-не́го сă-ко́сат тăрне* [ПК,2(117)].

**тăрпан** m 'направа за косење трње' – в. **тăрно́рищ** [ПК,2(117)].

**тăрпе́зник** m ~ *то́-j тка́јн чăршаф, кул ме́тăр нă-ме́тăр; ус-не́го сă-но́се рăчо́к нă-ни́фта;* со исто значење: **пишки́р** ~ *збе́р-јо ле́бо уф-пишки́ро, дă-н'о:-* (< не го) *пула́зе не́што* [ПК,2(117)].

**тăрпи*** impf 'издржува, поднесува немаштина, болка, навреда' ~ *а́ку зăба́ве рăчо́кут, па́ ќ-сй а́пниме, не́ ќи-тăрпиме – шо ве́л'ăт! Пу рăчо́кут ќи-пуле́гнăт ма́лце. На́пкумта ќи-до́е пă ќи-ужи́нăват* [И,Гг(119)]; ~ *Ама во́, ка́ испăдна́ на́двур нă-тре́мут, му-ă-фăрли јăдéјнту нă-куче́нциту. Та́, пу-идно́ вре́ме, кă-тăрпе́, тăрпе́, не́мăше ка́к, му-ујде́. "А-бе́, риче́, ви́ј си-игра́ете ту́ка, ја́ дă-тăрпам се́га"* [ВЕв,Кор(304)]; ~ *тога́с приа́телиту му са сме́јаха и му вел'аха : "а́јде бе́гај от на́с! Не ти е сра́м! То́лку има́ни што ти остави́ татко ти, гу изја́ди. От глава́та ти те́глиш..." И то́јнака веки не мо́жиши да тăрпи пе́зите, еди́н де́н зема́ идно́ вăже* [V,PM,7]; ~ *на третиј ден не можала веки да тăрпи и, как га били и мачили, и тјанака рече: "от Бога да најте! Толко не знајти да ни познајти от дрехите, што имахми и двата един таким? Тојнака беши мој јунак"* [V,PM,90]; и: **тарпи** ~ *му вели на авџиолиа: "е господине, ошти един марифет имам да ви кажа! Ету една фурна га горја три дни, та ки влезити нетри и, аку можити да тарпити, ке да ви га дам момата"* [V,PM,46]; ~ *и тја му постела башка. Легнаха. Момата беши заспала, и детенто ч'увајке, ч'увајке заспал. Ја дедото познал, как детенто нема да тарпи* [V,PM,174].

**тăрпка*** f 'морница' ~ *тăрпки мă ла́зат* (= измрзнав, студено ми стана) – *да́ј да сą наме́тнум, тăрпки ма-пулăза́а;* ...

**тăрпăзане** pl. 'дрвена ограда на скала' (се јавува во множинска форма бидејќи е составена од повеќе дрвца вертикално поставени) [ПДој(120)].

**тăрскичка** f, dem. – в. **трăска** и **тăрсти́га** ~ *уф-бăрдуто* (дел од разбојот) *сă-вдину́ват ни́шките. То́-j нăпра́вино уд-две́ дăрфцита кут-ле́твички мăле́чки, муѓи них-и́ма тăрскички нăре́дно, сă-ви́кат зăпци; уф-тиа зăпци сă-увде́нуве усно́фта ка́ тка́јме* [ПК,2(28)].

**тăрсти́га** f , bot. 'водено растение, успева на блатни терени' – в. **трăска** [СКук(337)].

**тăрте́лка** f, zool. ~ *та́-j пче́ла, не́ рăбо́те, о́на азăр ја́де. Н'а́а гă-уте́пувăт дру́јсте пче́ли, уф-ко́шо шо́-сă* [ПК,2(117)].

**тăртка** f 'голема брадавица' ~ *нă-ли́цто и́ма адна то́лкува тăртка* [ПК,2(117)].

**тăртни́к** m 'најзадниот дел на птица, од **тăртникут** излегуваат перјата на опашката, *он еј-мăрсин'* [СКук(337)]; со исто значење и **трăтка** ~ *ас ногу а-сакум трăткăта ут-кукошка* [ПК,2(117)].

**тăрто́р** m 'чорбесто јадење од ситни парчиња краставица, лук и оцет, се користи обично летно време за освежување' Дој; во Кукушко

запишавме: *тăртóро гу-прáвме лéтно врéме, кá сă-кóпе уф-жéшкуто, или у-жéтва. Сă-прáве ус-лýк, крáстуфца, уцéт, сóл' и вóда; сă-jáде уз-дрýго jáдне* [ПК,2(117)]; во Ник: **уд лýк сăлáта;** во односново село запишавме: **дуjрăнчáне вúкăт тăртóр** [ПДоj(119)].

**тăртуве** (< **тратуве)** impf 'остава'– в. **тráте** [ПК,2(117)].

**тăрхýн** m ~ *вúкат на áлва шо гăпрáват пóвиќе ус-сусáмо; уф-нăтре мóш дạ-тýрăт и кикирúки. Мéкта áлва-j тăрхýн, óна нé-j бéла. Нăтăрхýно сjáа ѝ-вúкат тáăн áлва* [ПК,2(117)].

**тăрче*** impf 'се движи со брзи чекори' ~ *пред слăнце заоѓаjне, един чувек пу друмут трче ли, трче. Арамиjата ка гу виде оти са варке, му скина една лубаница и испадна да гу прачеке. Али тоа што трчише не саке да застане, да jа земе. "Сега немум време, са варкум!" – и не гледе уф арамиjата, него трче ли, трче* [ТГев(147)]; ~ *луваčут* (ловецот) треба "*да може да трче куту зашц, да са криjе куту лисица и да биде лек и ачиѓозлиjа* (да биде со "*отворени очи*") *куту врапчан*" [ТГев(385)]; ~ *женáта как гу вúде jунáкот, фатú да гу вúка: "скóру тăрчи, брáтку, да ми отéмниш от тáс доимáнка змúа, ча ки ми изjáди и мéника и двете ми мáлки!*" [V,MP,73]; ~ *фăтúja нóкта и-извăдúja вóнка нăăднó дóл; нă-ăднú кăтúни и-фăрлúja и се дăдéа óти и-зăгрăдúja тáм, тýрскăта вójска и-зăгрăдú тáм. Пучнá стрăжéние, кáвга* (воjна) *дă се-прáви, дă-се-бújат и тăрчăт вójските* [ВЕв(298)] – зборот **стрăжéние** (воено судрување) информаторот вероjатно го има применo кога служел во бугарската воjска.

**тăрчанúк** adv 'доjде со трчање' ~ *да кá дуjдé Исус на тóа мéсту, приглиднá да гу видé, и му рéкạл: Захарие слéзи си, óти вáден, ми и на кýќата твójа да си дójдам. И слизé тạрчанúк, да гу прибрá радóсин* [MV,K(267)]; ~ *да тạрчанúк хóдиа jóбити зájно, да дрýѓут Учениќ си утúди пóскóро ут Пéтрос, да дуjдé нáпри он на грóбот. Да ка приглиднá видé савáнити шо бúле сáми; нé флизé вúке. Иди и Пéтрос шо óдиши пу нéгу, и флизé уф грóбут, и а глидáл савáните шо стójа тáму* [MV,K(336)]; ~ *на тúи днúти, станáла Марúа да си утúшла тăрчанúк пу рúдут на грáт Л...., и флéгал уф Заарúнинта кýќа, и радувáла на Елисáвет. Да как сạ чýла Елисáвет на Мáринúна радувáни, му сạ-граjáло дéтито нéjно уф сăрцито; и сạ наблудú Ел... ут Сфéти Дýх и а викáла су гулáм глáс* [MV,K(300)] – во контекстот има уште една потврда дека во примерите наведени од J. Иванов за наводна вокализациjа на краjниот **ер** во: *енра боп, силна аскер, тоj рекла*, по логично и поприфатливо е обjаснувањето што тргнува од морфолошкиот фактор – нестабилност на категориjата род, што се потврдува со примерот од контекстот, обратен од наведените на Иванов: *Марúа... флéгал уф Заарúнинта кýќа.*

**тăрчке** impf, dem.1. 'се движи брзо'– в. **тăрче;** сп. обичаj: ~ *тá-j пугáча нạутлúа, намáжна ус-шăрлáн, дă лăске. Сă-прáве кá заóдуве дéтинцто, нójсто му-j-вăрсýват ус-цăрвéн кóниц, гу-тувáруват сăчки. Тóо адéт гу-прáват нéкуj и сjáа, дă-нé нáѓе дéтто, дă-си-тăрчке пó-лéсно* [ПК,2(90)]; 2. 'гони' ~ *уддéве гăтăрчке низ-двóро и нă-мóш дă-гă-*

*фáте;* според акад. Н. Толстој на кукушкото: **удéве** (пред малку) **би́ше тýка** соодветствува руското **давеча, стсл.** давѣ; 3.'врши важна работа'; сп. го објаснувањето за изразот: **му-флизé мýă пут пáшкăта:** ~ *нéкуј ако т̦ăрчке нă-вáм, нă-тáм* [ПДој(137)].

**тăрџумáн** m 1.'тој што преведува, односно овозможува комуникација меѓу луѓе што зборуваат различни јазици' [СКук(337)]; 2. 'способен, вешт човек' ~ *устáв-гу нéго, тăрџумáн нé мо-ј рáмен* [ПК,2(117)].

**тăрăнбýка** f 'музички инструмент' ~ *тá-ј нăпрáвăна ут-прăс* (земја, глина), *ди́бо нé-ј ут-кóжа, ус-н'áа сви́рат пу-свáдби, пу-џимби́ше;* сп. фам. име *Тăрăмбýкџи* ~ *тéјко ут-Тăрăнбýкџи о купи́ мéстто* (станува збор за дворно место) [ПК,2(117)].

**тăсте́** n 'толчник' ~ *уф-пăни́ца сă-кăлве лýк, сă-чýке, а то: шо кăлве еј* **тăсте́** (од тур. deste = она што може да се земе в рака – Дој); во Ник: *кăлăвáтник* [ПДој(120)] – сп. **кăлве** 'удира'.

**тăткувни́на** f 'имот оставен во наследство од таткото' Ник, во Дој **бăшчини́** [ПДој(117)].

**тăтли́а** f 'ориентално слатко, со јајца се прави, слично е на **реванија**' ~ *óна сă-прáве ус-прéсно си́рне, бéло брáшно, јáјџа и сă-пéче. Сéтне сă-пупáре сус ширбéт. Си́рăнто сáке дé-ј ептéн прéсно, биз ич сóл'* [ПК,2(117)] – во контекстот се среќава една појава, до неодамна непозната – употреба на перфективен презент: **сéтне сă-пупáре.**

**тăукчи́а** m, zool. 'ловџиско куче, пилчар' [СКук(337)].

**тăхтá** f ~ *тó-ј куту лéа, сáмо издúгнăна висóко* (на неа се сади расад) [ПДој,Ник(117)].

**тăхтăби́т** m, zool. 'инсект, се крие во дрво, односно во дрвени предмети; кога ќе се убие пушта лош мерис – стеница' [СКук(337)]; во споменатава регија (кукушка) се среќава и во формата: **тăхтáба** ~ *óна уф-шти́џте живéе, нóго шти́пе, áк тă-шти́пне ќи-т-нăпрáве бужýре, бужýре;* односно: **тăхтăби́та** ~ *áк гą-утéпиш па, нóго смăрде* [ПК,2 (117)].

# Ќ

**ќар** m 'добивка' ~ *"Е попе, попе, му веле увчарут, една овца ти дадех да са чинум Св. Јуван, утре ки ти дунесум две, салде да ма избришиш уд тоа тифтер и да си устанум пак Стујан. Што ми трабувѐ толко ќар, јас сум сирумах чувек!"* [ТГев(27)]; ~ *тогáс фатíха гимијите, напăлниха стóката аф гимиите и кинíсаха от тáмо, отидоха на другo мéсто, га продáдоха стóката сóс млóгу ќáр* [V,PM,14]; ~ *кá си утиди вики óн, тóа шо бéши зéл пé-ти карагрóшови, и рабути су ніх, и ѝ чини ќáр óшти пéт карагрóшови. И тó шо а зé двéти, и óн такá, и чиний ќáр óшти двé. Тó шо а зé иднóто утиди да купá на зéмнјата, и гу скри злáтоту ут áгата* [MV,K (271)]; ~ *но на гимиíата нáјдох едни побрáтими двамина, са чинíхми ортáци за да дóјдими тýка да ги продадéми и ќарот да гу дéлими* [V,PM,8].

**ќарува*** impf 'печали' ~ *дојдé врјáме, цáрјут умрјá, останáха деветјá сíнови, не можáа да си га чýват царчíната. Дојдé друг цáр, му га земá царчíната. Тéнака станáха и деветјá брáтка, сéкој отиде да ќарýват* [V,PM,119].

**ќебе** n 'дебела покривка, со неа се покрива човек кога спие' ~ *Кóа глидáле, нă-цáрут сíнут нă-цáмут сéди. "Е-е, дă-бýди цáрут дă-ми-зéва, ричé тáа пóгулéмăта, зă-жéна, јáс ќе-му-ткáјам зă-цéла вóјска сѐ спрéма". Стрéднăта ричé: "Нă-мéн дă-зéва, зă-цéла вóјска дă-му-прáвăм ќибíјна"* [ВЕв,Кр(301)]; ~ *Одма дрýгăта. "Áјде жéно, кóа ќе-прáвиш ќибíјна зă-вóјскăта?" – "Хé-хе, мăжу, шó те глéдăм, ричé, тíја нă-лýди врéмијна сą-збóрăт!"* [ВЕв,Кр(301)].

**ќејф** m 1. 'пријатна расположба, нешто што се присакува' – на младата невеста, до година дена не ѝ замераат ("ѝ гледаат низ прсти") ~ *"Нека ѝ е прустено! Уд чужда е кукá! Не е пураснана уф нас, па да знаје пу ќејфут да ни чине"* [ТГев(83)]; ~ *дýшта уф-нóсо мé-ј дóјдăна уд-рăбóта* (преоптеретен сум), *а óни кéјфо си-глéдат* [ПК,2(160)]; ~ *тóо шó-ј думąќин сáмо дóма сă-услу-бóжде кá мó-ј кéјфо* [ПК,2(122)]; ~ *ама Кулýф нéмаши кéф, зашто от нéгу погол'áм имáл покрáј нéгу. Фатíха мóмите да му прáват шакă и да са учáл'ат на нéгу, áма тóј сѐ кахăрлиа, сѐ са чýдиши*

[V,MP, 10]; 2. изр.: **му-сă-рăсипу́ва ќе́јфут** (= станува нерасположен) ~ *ко́га лигна́ле две́те нăвиче́рта кра́лцкăта ќе́рка му-ве́ле: "Да́ли би́ло кăсме́т рибáр су-кра́лцка ќе́рка дă-ле́гне?" И де́тто ооп, му-сă-рăсипу́ва ќе́јфут. И кăди по́л но́ш, шо́ си има́л ни́ку па́ра – ишшт, нă-бига́јне* [ДК,Ран(128)]; и обратно: **не́ му-гу-рăсипа́л ќе́фут** (= не го навредил) ~ *мо́жи и влăди́кта дă-знăја́л де́ка по́пут у-во́ се́ло не́-ј пеа́н, а́ма то́гăј тăка́ би́л ве́кут. Та́ рăбо́та трăја́ла но́го вре́ме и де́јто ни́кујпăт не́ му-го-рăсипа́л ќе́фут нă-по́пут* [ВЕв,К(293)]; **си-прăвиле кејф** (= уживале сексуално) ~ *и му утфуру́ва уд-вра́ткăта. Туга́, ста́ро вре́ме, тăка́ има́ја – кла́ца нă-вра́тта. И та́п вра́тта, си-о́де до́ма. Си-пăрвно вичира́ле унăтре, диме́к си-прăви́ле ќе́јф це́ла ве́чер. Нăра́нто: "А бе ѓа́ур, му-ве́ле, а бе кăу́рче, зе́вај две́ ли́ри и о́ј-си!"* [ДК,Ран(134)]; близу по значење: **о́на сј-о-гле́де ќе́јфо, за-де́цта пе́т па́ри не́ да́ве** [ПК,2(188)]; **не́ му-пра́вам ќе́јф** (= не го удостојувам, не се понижувам) ~ *не́ му пра́вам ќе́јф, а́ска нă-ни́куј не́-му-ви́м ча́лмата* [ПК,2(180)]; и: обратно: **му-праве́л ќе́фут** (= му угодувал, му ги задоволувал желбите) ~ *де́јто и нă-по́пут му-праве́л ќе́фут и ка́то нă по́п су-о́иче по́гуле́м ифтиба́р му-кăжува́л зă-сѐ шо-писа́л у-та́ пăле́на кни́га* [ВЕв,К(293)].

**ќел'** f 'кожна болест кај овците од која им отпаѓа волната'. Заболеното место го лекуваат на следниот начин: во неголем сад со вода ќе сипат лажичка *кăна* и ќе ја стават на оган за да преврие; потоа болното место на кожата се мачка со споменатава течност [ТГев(283)].

**ќел'аф*** adj 'тој што има рани по кожата' – кога се караат жените паѓаат и тешки навреди, како: *вошла, смрдл'ива, арамија, уруспија, маразлива* (болникава), *ќел'ава кучка* и сл. [ТГев(319)].

**ќелеш** m 'погрден назив за личност што не ни е симпатична по различни основи' ~ *де́тто па́к оти́шăл кăде о́фцете. Ќеле́шăт оти́шăл кăде-де́тто и му-рече́л: "Се́га ја́с на-те́бка ќи-те-ја́дам". Де́тто каза́ло: "Че́кај да-о́дăм, да се-помо́л'ам на-Бо́га"* [ВС,Град(295)]; ~ *кă-дује́л нă-тре́тта гуди́на, то́ ма́луту му-ре́кăл: "Ја́с ќ-о́м, ќи-гу-чу́вăм ва́ гуди́на!" – "Ај-бе́, ти ќи-о́ји, бе́гăј на́кă, ќăле́шу!"* [ВВ,Крон(311)].

**ќемер** m 'свод на дупка во која се пече вар'; ќе се најде некое погодно место *на завит* (каде што не дува ветар) и ќе ископат една дупка, длабока. Потоа од каменот што ќе се пече вар прават ѕид наоколу дупката, во средината ќе остават празен, кружен простор, во кој ќе наложат оган. Ѕидот сѐ до отворот на дупката се ѕида право, а потоа почнуваат да прават свод (*ќемер*) од истиот камен; потоа се запалува огинот којшто гори и дење и ноќе 5–6 дена [ТГев(351)]; во РМЈ освен 'свод' значи и 'појас'.

**ќепе** m 'машка надворешна волнена облека, се прави од влакна од коза, помешани со волна'. Се употребува против дожд бидејќи козјите влакна не примаат влага [ТГев(418)].

**ќе́пче** n 'мал сад, метален' ~ *и́мше а́дно бакăрно ќе́пче, ко́ј-зна́а ка́к, "гу-пузнаја́л" не́куј, а́ј-го то́лко вре́ме не́ сум о-виде́ла* [ПК,2(158)].

**ќесе** n 'мало вреќиче; во случајот дел од мрежата за фаќање риби, што се вика *сертме*' – *сертмето* се плете од јак ленен конец, во форма на конус. Врвот на конусот се вика *кубе*, а основата *ќесе*. на

*ќесето* има закачено *ќустеци*. За да тоне побрзо *ќесето* во водата му врзуваат оловни парчиња [ТГев (393)].

**ќимăнé** n ’народен жичен инструмент’ ~ *тó дјáулут шó прáве? Сă-чíне идну-дéрвиш. Идни-пéсни, идну ќимăнé, инă-гăга – сфúре. И тáм дăоде дă-сфúре, кăј-ні́. Цáрут му-вéле: “Брé віќните-гу тó Ѓýптино шусвúре”* [ДК, Ран(141)].

**ќилáр** m ’помошна просторија’ ~ *нáшта, сáа ти вéл'ум уд-двóрут кá ќи-флéјш – трéм. Уф дéснăта стрáна – удá·та. Сáа – ќýкта: на дéсно сóфа с уџáк. Гóре нăврăс бинáта – двá диминíка. Дóлу – гувéата. Аку нéмăт дубíци (гувéда), на лéавта стрáна íма ќилáр. Уф аднóто ќóше на-ќýкта* [И,Гг(118)]; и: **ќирал** ~ *бугáтите уд-дилéку мужéле дă-сă-пýл'ăт пу-ќýјќите шу-бéа и уднáдруф вăрусáни. А уднăтре имáја: тримóј, удáј, чăрдáци, мутлáци, ќирáли, мусáндри и дулáпи* [ДК,Деб(154)].

**ќóмер** m ’јаглен’ [ДК,Лип(105].

**ќоруф** adj 1.’тој што не може да гледа, слеп’ ~ *един ден дедо Госпуд дујде пра една жена што ткајше платно, рече и “Пумож Бог”, и а пита што работе. – “Дал' си слеп или ќорав па да видиш што работум. Нá, уд тенки жици работи правум!”* [ТГев(365)]; – девојчињата се договараат за празникот *Св. Лазар* која ќе биде *танчарка*, а која последна; при тоа се колнат дека ќе се држат до договореното – **танчарката** ќе земе парче леб со него ќе ги дотакне очите (и едното и другото) и ќе рече: *“На! Леб бакнувум и воја леб очи да ми фате, ќорува да одум ако правум инле и ако са уддел'ум уд вас”* [ТГев(44)]; 2. изр.: **ќóруф мă-пpáве** (= ме тера да верувам во нешто што очигледно не е така) ~ *дýрмин о-видéх кá о-зимá и пá нé прăзнáве, ачíк-ашкирé ќóруф мă-пpáве* [ПК,2(152)]; **арóвна, асрéтна мáјка и за ќóрво чéдо** (= кога нешто премногу се присакува; човек, кога е желен, страден за нешто, се задоволува и со малку) [ПК,2(21)]; клетва: **ќорав да одиш** [ТГев(319)].

**ќóрву кýтре** n, zool. ’вид кртица, живее под земјата, прави ходници’ ~ *сáа ќи-мо·-нáјме* (најдеме) *лигáлто* (прибежиште, гнездо) *нă-ќóруфто кýтре...*

**ќóрву-пúде** n ~ *тá-ј пугáча, сă-прáве: кáт зéле, кáт мисúркино тéсто и шарлáн. Сéтне сă-пéче* [ПК,2 (117)].

**ќорува кубила** f ’назив на детска игра, ја играат машки деца’; освен **ќорува кубила**, има и други детски игри: **брни капа, чилик, длăго магаре, на три нози скукајне, на топка криjајне** [ТГев(325)].

**ќóр-ќутýк** adj ’сосема пијан’ – во тур. = ’слепа пенушка’ [ПДој(134)]; ~ *кá о-видéх нă-чăршиúта умрéх ут-стрáм, нé-знáа дéка-ј, шо дă-тќáжум: ќóр-ќутýк* [ПК,2(202)].

**ќóс** m, zool. 'име на птица' ~ *лисúцта кă-нăучúла óти íма тáм пилúшча óде дă-му-и-сáка. И му-вúка: “Ќóс Кусýле, вăртăм пáшка, сéчăм дăбúчка, пýшчи-ми пúле”* [ВВод, Крон(314)]; ~ *нáпкумта утúшла при-Ќóс Кусýле тéта Врáна, гунăóјѓа дéка плáка. “Шó плáкăш, Ќóс Кусýле?” – “Е, кáк дă-не-плáкăм? Трú пилúшча íмăк, двéте ми изидé лисúцта”* [ВВод,Крон(314)].

**ќосница (на ќос)** m ’назив на детска игра, ја играат машки деца’ [ТГев (325)].

**ќофте** n 1.'мелено месо приготвено за јадење како топчиња и така пржени'; 2. изр.: **ќофте о-направи** (= силно го изнатепа) [ПК,2(150)]; ~ *ка-о-пуписна, удри, удри, ќофте о-направи, не вируѵм уд- него гааре чувек дă-биде* [ПК,2(150)].

**ќоше** (и: **ќуше**) n 'место каде што се допираат две, односно три страни (плоскости)' ~ *и така влезе нетри аф градо, фати, заседна на едно ќуше, на едно крајче, просиши. И ету един господар голем ас една кароца сос кушиа дохождаше* [V,PM (152)]; ~ *нашта, саа ти вел'ум уддворут ка ќи-флејш – трем. Уф деснăта страна – удаѵта. Саа – кукта: на десно софа с уџак. Горе нăврăс бината – два диминика. Долу – гувеата. Аку немăт дубици (гуведа), на леавта страна има ќилар. Уф адното ќоше на-кукта* [И,Гг(118)]; ~ *Кулибăта има сој, сој ги–викăме тиѵ шо сă дăбуви колуве, сă-зăбојџăт уф-земăта пуд воѵта и после ки сă-нăредăт кути кăшча. Ки сă-искове уддоле душиме и после нă-ќушиѵнта ки сă пушчăт нăгоре дăрва и сă-нăправе кути кăшичка* [ПДој(127)] – во контекстот има употреба на перфективен презент (**и сă-нăправе кути кăшичка**), појава раширена во јужните говори, непозната во македонскиот јазичен стандард; сп. обичај: – кога сватовците ќе дојдат по невестата, сите ќе поседнат до трпезата да се напијат и почестат само младоженецот не смее да седне и за сето време стои покрај *кошето* (аголот од собата); во врска со тоа има и изрека: "*Куту млад зет стоје уф коше*" [ТГев(176)].

**Ќош Буруни** top. – в. **Ќошко** 'таму се фрла грип (вид рибарска мрежа) во Езерото (Дојранско)' [ПДој(135)].

**Ќошко** top. – в. **ќоше** 'парче земја, полуостров што навлегува во Езерото (Дојранско)' [ПДој(135)].

**ќуле** m (n) 'тој што е во потчинета, ропска положба' ~ *отиде на онаја удаја дека беши царјувата керка; една вечер га уткради, тебдил га чини сос други мăшки дрехи и праве га закара кату ќуле* [V,PM (35-36)]; ~ *и тогај Марин изваѓа алтăно и чеврета, хем му вели на Теодорак: "ету господине, тиа не са ли от невеста ти?" Тога и он поверува. – "Е харно, сега од вас сакам три дена мјухлет, та јаз сам на вас роб, ќуле"* [V,PM,166]; ~ *"Ќи-гу-фатум, си-прăмисл'ăве, ќи-м гу-скинум вратут куту на кукошка". Ка фашќăт д-сă борăт, Јарăм минăрето сă-умурил. Гăјрет, гăјрет, детто сă-усил'уве, Јарăм Минăрето пăпсуве. "Нă можум, роп сум на-тебе, ќуле (роб)". Сă-прăдаве* [И,Гг(113)].

**ќумер** m 'направа каде што се чуваат парите' ~*кл'учуфто уп-ќумеро сă -у-баѵппа. Она ус-них спии, некуј да-не-и-ги-зиме сă-боо* [ПК,2(202)].

**ќуп**[1] m 'голем земјен сад' ~ *"Си-вăрѕах нă-пашкăта адна лејка, влизех уфрекăта лејкăта сă-нăпăлни сусриби". "Е, ајде, мури кумо лисо, дă-м-уднесиш и ас дă-фатум риби". Уддели нă-рекăта, лисицта му-вăрѕала нă-вăлко адин ќуп нăпашкăта* [ВК,П(286)]; ~ *Уддели нăрекăта, лисицта нă-вăлко му веле: "Флези понăстриди, оти там има погулеми риби". Вăлко флизел и фăтил доѵ-влече ќупо* [ВК,П(286)]; ~ *во, да-простиш, са-мучал у-тоѵ ќупут унăтре и ваѵ ден, утре, ваѵ ден утре гу-нăпăлнил тоѵ ќупут. Пу-време дошло рет, виќе за-даумре. Устăрел виќе* [ВМ,Зб(321)]; ~ *"Е, рăчела, аска не фăшчах*

*гуле́ми ри́би. Д-о́ш нă-вудинча́ро, пуд-думăзлăко, ча́рко де́ка вăрте, ри́би и́ма ја́ тăкви́". "Ки-си-вăрзиш нă-па́шкăта еди́н ќу́п, они флéзăт уф-ќу́по и ки-ги-иска́риш нă-кра́јта"* [ПДој(157)].

**ќуп²** interj 'укажува на шум што се прави кога нешто се скинува' ~ *Вăлко јă-пушти́л но́гăта и фăти́л ăдна́ жи́ла. Лиси́ца викна́ла: "О-о, ле́ле, но́гичка!" Вăлко чтăја́ки о́ти но́гăта јă-фăти́л, сă-упна́л те́гле, те́гле и ќу́п! – сă-скина́ла жи́лта* [ВКук(286)].

**ќуптен** adv 'сосема' ~ *един гувидар бил ќуптен будала. Него го раниле селски. Вадан ки му даши ти леп и вичера, утре друѓут, демек, сус рет. Една застра нешто са нал'утуве, и ка е кинисал да оде сус гуведа, леб не зимуве* [ТГев(372)]; ~ *кутéн би́ше пéрнина* (девојка со несериозно поведение) *та́а мо́ма, ка́ сă-мăжи́ ко́ј зна́а* [ПК,2(84)]; ~ *то́о пипе́ро ќупте́н сă-измилизи́л, ни л'у́те, ни и́ч би́ле* [ПК,2(51)]; ~ *си-дујде́ зăша́рăн* (малку алкохолизиран), *не́ би́ше ќупте́н пи́јăн (пи́јн)* [ПК,2(49)].

**Ќу́пчишча** top. 'извор од карпа'; сп. **ќуп** 'голем глинен сад' [ПДој (135)].

**ќури́ца** f, zool. ~ езерска птица, голема е колку кокошка, кафена боја има, *кăси но́зе,* шија *кăса,* клун мал но широк, црвени очи, лови ноќно време [ПДој(127)].

**ќурк** m 'горна зимска облека од кожа, *палто-ј тоо, пуставно-ј уд-горе кăдифе; кул врато има лишичкини кожи' ~ кугá дујде́л ду-лиси́цта, глéде у́мрăна лиси́ца нă-пăто. Сă-свăли́л ут-ко́лта, ă-ритна́л* (пишува:'рипна́л') *лиси́цта, та́ не́ мăрдну́ва. Сă-зăрăдува́л и си-ричéл: "Ха́, тăма́м мо́јта жéна нéма ќу́рк"* [ВКук,П(285)]; ~ *Вангилино, моја прва л'убо] санок ми си на рăка лижала,] дури рăка, рăка јутрпнала] дур на можам ќурк да си наметнам] ќерки ми са ќурк наметнале* [ТГев(53)].

**ќурлеми́чки** adv 'невнимателно' ~ *не́ ми́сле, не́ глéде, ќурлеми́чки о́де* (сп. **ќорав** = слеп) [ПДој(116)]; ~ *сѐ шу ќи-фа́те ќурлими́чки о-фа́ите* [ПК,2(118)]; ~ *изглéд-јо шéјо а́рно, сéтне о-ќу́пи, ним ќурлими́чки, зéмјо пра́во* [ПК,2(51)] – во контекстот среќаваме императивна форма во која кратката зам. форма се јавува во препозиција во однос на глаголот: **се́тне о-ќу́пи**, што не се среќава ниту во западното наречје (каде балканизмите се најмногу присутни) ниту во нормираниот јазик.

**ќурлиме́** n 'погрден израз'~ *ќурлиме́ и на ќурлиме́то, и́ч не́ глéјш дéк о́јш* (одиш), *éт мă-стăпна́* [ПК,2(118)].

**ќурси́а*** f 'печка'~ *са́ке да-ј-исчи́стиме бури́јте* (ќунците) *тă-дăкла́јме ќурси́ита* [ПК,2(26)]; ~ *уф-гивги́р пéчме пукăни́ци, о́н еј кутте́нџăре, нăпра́вно тăркăлéсто, и́ма вра́тичка кут-ќурси́јте, нис-н'а́а сă-кла́ве пукли́ва миси́рка. Он (гивги́рут) и́ма дăлга рăчка да не́ тăпе́чат рăџто, о́т(и) пукăни́џте сăпе́чат нă-но́го пла́мин* [ПК,2(34)]; ~ *шо́ стă-тури́ли ќурси́ита кутучи́р, нă-мо́јш дă-пуми́ниш. Ста* (< сте ја) *тури́ли нă-стрéт уда́а* [ПК,2(172)]; ~ *по́тпăл сă си́тни сăчкички* (прачки) *ќи-нăрéјш уфуџа́ко или пă уф-ќурси́ита и ќи-јпутпа́лиш; збéри-ј ти́а дăла́нкички, а́рни сă зă-по́тпăл* [ПК,2(87)].

**ќусе́** m 'човек без брада' ~ *кугá умр'ă та́тко-му сигá му-да́ва на д'аџáта ш'о́ да-чи́нат: "кугá ки-ч'и́н'иш' мли́ву да-по́ш' на-удини́ца да-милéш' бра́ш'но на-ќусе́ дирминџ'и́ да-н'а милéш' бра́ш'но"* [ВБог,Бал(343)].

**ќу́ске** impf 'кога животно удира со роговите' ~ *ни́м о́ди бли́зо, зе́р но́го ќу́ске то́о ко́чо* (овенот), *мăкăр ја́гнито, а́ко-ј по́-гуле́мко* [ПК,2(118)]; сп. **ќусем** [ПДој(125)].

**ќусе́м** m, zool. 'кастриран овен, во др. говори **угич;** *то́-ј чу́кин* (оплодната функција му е отстранета), *истри́жин, му-уста́ват вăлна са́мо нагăрбо и пу но́јсто. Он ги-во́де о́фците, о́т еј си́лин, ќу́ске* (удира со роговите)' [ПК,2(118)]; [ПДој(125)].

**ќуспе** n 'нуз продукт, ситни остатоци, како трици што остануваат откако ќе се исцеди *шарлаганут* од мелениот *сусам'*. Се добива на следниот начин: *сусамот* се носи на воденица (специјална) во која прво се пече во фурна и кога ќе се олади се меле со воденични камења. Пред печењето *сусамот* се држи во *саламура* (солена вода). Кога ќе се сомеле се добива црна пифтијаста материја *(тараун)* што повторно се пече во специјален казан, а потоа се сипа во голема вреќа *(арар)* направена од козји влакна и под притисок се цеди *шарлаган*. Тоа што останува се вика *ќуспе* [ТГев(359)]; ~ *ќуспе́то гу-пра́вăт пи́ти, пи́ти. Ус-ќуспе́ ги-ра́нат би́шките* [ПК,2(118)].

**ќусте́к*** m 1.'синџирче обично за џебен часовник' ~ *но́го фуду́л би́ше на́ш Ко́л'о, сè му-ви́шише ќусте́ко нагăрдите* [ПК,2(118)]; 2. од рибарската терминологија: синџирче на кое се закачува парче олово за да служи како тежина – *сертмето* (мрежа за фаќање риби) се плете од јак ленен конец, во форма на конус. Врвот на конусот се вика *кубе*, а основата *ќесе*. на *ќесето* има закачено *ќустеци*. За да тоне побрзо *ќесето* во водата, му врзуваат оловни парчиња [ТГев(393)].

**ќутек** m 1.'мавање, тепање' ~ *и татко му фати, му даде един ќутек харин и гу изгунил от кăиштата му. И кату отиваши дјатету плачештем на пăтју, гу стрјати царјут* [V,PM(101)]; ~ *нă-то́о лăнгу́рин* (неранимајко) *ќуте́к тре́бе, не́ дру́го* [ПК,2(69)]; ~ *"Шо-те́-ј, рăче́л, шо-са́киш, ја́диш, пи́јш, ле́гниш, спи́јш. И са: не-зна́јш шо пра́виш, уд-де́к-сă пăри́те, уд-де́к-сă. Чи́м сакиш но́го дă-зна́јш, на́ ти ќуте́ко, ста́ни о́ј-си* [ПДој(153)]; ~ *Трајко чурбаџија пуклон ни дунисе; на наијо сајбиа атăр му лага* (го почитува); *нас на зарадува, на млади калфи мирифет; на што не слушат деца ќутек, на сите ураче бирикет* [ТГев(297)]; – сп. обичај: за воспитувањето на машките деца особено се грижи домаќинот. Тој ги поучува, советува, кога треба и им *свекнува* (ги кара), па и ги удира зашто децата *уд ќутек растат* [ТГев(272)]; 2. изр.: **но́го јăде́ ќуте́к** (= беше многу тепан) ~ *по́мнум е́ште ка́ мă-нуси́а нă-Со́лун. Туга́ј но́гу сă-гуво́рше зă-Го́џе Де́лчуф. Иј́ше уф-на́с, ни́а гу-чу́вахме. Е, туга́ј, ка́-с зăпăли́ Кăли́ново, та́тко но́го јăде́ ќуте́к ут-Ту́рџте* [ВКук,Мал(282)]; **са́м си-па́ла ќуте́ко** (= ги предизвикува луѓето поради што може и да добие мавање) [ПК,2(83)]; **дă-ти-удрăт ќутеко** (= да бидеш казнет со мавање, изнатепан) ~ *по́сле, вика́л, дă-зна́т ти́ă шо пра́вăт мо́сто, дă-ти-курди́сăт ăдин фа́к ут-смо́ква, тă дă-тă-фа́тăт, дă-ти-у́дрăт ќуте́ко, дă-ви́јш ка́ ки-ка́јш* [ПДој,Ник(166)].

**ќуфто́р** m ~ *така́ му-ви́кме на не́куј ста́р чуве́к шу се́де це́л де́н до́ма и сè гуво́ре, сè сă-л'уте, сè не́-мо-ј пуго́дно;* со блиско значење: **бăдник**

(но без негативната конотација од претходното објаснување) ~ *ка́-ј сидна́л уф-кӑшти то́о бӑднико, нӑ-мо́јш уд-не́го да̨-сӑ-мӑрдниш* [ПК,2 (118)].

**ќуфќу́л'** m 'кадрав прамен коса пуштен напред' ~ *ко́·ста и-е́ј ќуфќу́ле, ќуфќу́ле, не́ зна́м шо́ не́ сјаа-изра́мнуве ма́лчко*; во Кукушко *ќуфќу́л'* се употребува, покрај: **гре́бин**, за 'креската' на петелот [ПК,2(60)]; [ПК,2(118)].

**ќучук** adj 'мал' ~ *раиита се ќучук Митра] уд амбарут – ду бунарут] си загуби ќучук Митра] срма кулан, алтӑнлија] па се врна да гу пале* (бара) [ТГев(370)].

# У

**у** praep 'упатува на внатрешност од нешто' (се употребува паралелно со предлогот **уф)** ~ *"Ка́к кула́ј да̨-на́јме?" "Кула́ј – риче́л – ки-ту́рте еди́н ка̨за́н ка̨тра́н на̨-вра́тта. То́ ка̨тра́но не́ пу́ште кула́ј д-изле́зе чуве́ко". Измиќа́рча̨-то уста́на̨ве, а га́зда̨та на̨пре́ди и та́п у-ка̨тра́но пра̨па́жде* [ВДој,Н (278)]; ~ *иди́н де́н и за̨не́ли гро́зди. Т'а́ фа̨ти́ла̨ да̨-ја̨де́, а̨ма́ н'а́ зӑрну пу-зӑрну, л'у са̨с-ц'а́л груздáк. Идно́ фа́тила̨ да̨-ја́де, та́ па́днала̨ на-зи́м'а̨та умр'ӑна. Т'а́ умр'ӑла ут-змијчкӑта шту бӑла у-не́тр'ӑ у-груздáку* [ВБог,Зар(339)].

**у–у** interj 'изразува изненадување ~ *стана́ло пе́т смо́кви. Ка́то му-хи-видӑ ца́рот, му-ричé: "У–у! Пе́т смо́кви ми-донсе́?! Ско́ро на-во́нка, не́ќу да-те-гле́дам на-о́чите-ми!" – Ка́то не́кеш на-о́чите да ме-гле́даш, гле́дај-ме на-гӑзот* [ВСол, К(294)] – во контекстот има уште еден случај од широката употреба на предлогот **на** наместо 'со': **не́ќу да-те-гле́дам на-о́чите-ми!**... **гле́-дај-ме на-гӑзот**.

**у́ – у́ш** interj 'извик за терање кучиња' [ПДој(126)]; ~ *та́а ка́ сӑ-фтири́ла: "Ка́жи дӑ-ка́жи, пӑри́те уд-де́к сӑ и ни́и то́лко буга́ти шо сӑ-чини́ме". "Слу́ши, му́р, рӑче́л, то́лко мӑ-прӑсили́, чи́м са́киш дӑ-ти ка́жум и ки-ти-ка́жум"* ... у́-у́-у́ш; – во истава регија, во пунктот Фурка запишавме: **чи́а – мӑрш.**

**уба̨ви́на** f 'привлечност, красота' ~ *Ка̨-напӑлни́л Ива́н усумна́јсе гуди́ни, би́л но́гу сил'ӑн ирге́н. Он се́куј де́н ша̨та́л пукра́ј Ве́рда̨р пу-за̨ле́нте лива́ди. Ти́на па ста̨на́ла но́гу у́ба̨ва мо́ма, ка́ку ви́ла. За̨-не́јнта уба̨-ви́на дӑлгу вре́ме са̨-ра̨ска̨жува́ло* [ВДој(277)].

**у́ба̨ф** (и: **у́буф**) adj 1. 'личен, привлечен (за живо суштество но и за предмет)' ~ *Ка̨-напӑлни́л Ива́н усумна́јсе гуди́ни, гуди́ни, би́л но́гу сил'ӑн ирге́н. Ти́на па ста̨на́ла но́гу у́ба̨ва мо́ма, ка́ку ви́ла* [ВДој(277)]; ~ *Бӑлти́а̨та кӑжа́ла: "Убви су́ј дрӑфца ди-ј-це́пум, а́с не́ и́дум". "Не́ и́ји, а́ма ќи–ка́жум на̨-ка́мно дӑ-тӑ-ј-са́бе"* [ВКук,Иц(291)]; ~ *ка́мино ре́кӑл: "Убва би́стра во́јчка си-те́че врӑз-ме́н ту́ка, а́рно ме́-ј, нӑ-мо́жум а́с нӑ-те́п бӑлти́а дӑ-ти-са́бум"* [ВКук,Иц(291)]; 2. 'добар' ~ *та̨ма́м са̨-чини́ло пулу́нуш дујде́ле наре́чниците и̨ пучна́ле да̨-ка̨жу́ват. Пӑрва̨та ра̨че́ла: "Е, де́-ј жи́ва и*

*здра́ва, да-пура́сне гуле́ма, у́буф кăсме́т д-и́ма"* [ВДој(277)]; ~ *нă-еди́н ра́змес ме-ј ле́бо ва́дăн, зăто́о не́ ме́-ј у́буф. Ка́-ј нă-двá ра́з-меса но́го-ј поу́буф* [ПК,2(97)]; 3. 'квалитетен' ~ *Чуре́ко сă-но́се нạ-ар-ма́сăнте. Сă-пра́ве уд-у́буво чи́сто бра́шно, а уд-го́ре-ј но́гу у́буво нạ-ша́рна ут-са́мто те́сто. Нạма́ж-на-ј ус-шạрла́н, а се́тне-ј нạсо́л'на ус-шике́р* [ПК,2(132)].

**у́бву** adv 'нешто сторено како што треба' ~ *дур-дạ-сă-нăпра́ве ниве́с-тта азăр, свире́ја, игра́ја, а́јд ту-вăри́ја рăбо́тта. Уттáм кинисáја нạ-цăрквăта утидо́ја. Сă-извинча́јă у́бву, ниве́сттạ дăрува́* [ВМег,Цăр (319)]; ~ *ри́бник-кра́шник сă-пра́ве ус-ко́ри шо́-ј су́кăт же́нте. Адна ко́ра сă-кла́ве уддо́л нă-типци́-та. Нă-стре́ди сă-кла́ве у́буво испăржăн круми́т ус-со́л, пипе́р и мăгдăно́с, а врăс не́го сă-ре́дăт ри́јпте и сă-кла́ве дă-сă-пе́че* [ПК,2(97)].

**убеле*** pf 1. 'направи нешто да биде бело'; 2. изр.: **убеле лице** (= кога некој со постапките направи неговите блиски да се чувствуваат горди и среќни) – по првата брачна ноќ, доколку се покаже дека невестата била чесна (девица), тогаш во дворот свирачите силно удираат на тапанот, исто така ќе испукат со пушка во воздух неколку пати, за да се чуе и разбере дека невестата *била сус рăз и намăз,* и дека им го *убелила лицето* на свекорот, свекрвата, на своите родители и на младоженецот [ТГев(186)] – се разбира дека овој обичај напомнува на едно минато време; во текстот што следува има обратна интенција: оцрнување на ликот на некого, или пак се работи за иронија ~ *вели на Марин: "добре дојди, господине" – и да му донесе благото ракиа спрăти адето, и пак го спрати дур вунка. И они кату отидоха сите рет на рет, на чилиби Теодорак го чистин'асаха. Пак си собераха набун на Мариновата магазиа, фатили един на друг да вел'ат: "ох! да можими на чилиби Теодорак да му убелими един образ"* [V,РМ(164)]; **не муже ни зăб да убеле** (= не се осуди ни збор да каже) – сп. дел од свадбениот церемонијал: среда е *краин* (последен) ден од свадбата. Тој ден на пладне невестата чисти, мете, а *побратимите* кршат, удираат од земја *лисуре* (садови, чинии), *канавазе* (бокали), што ќе им дојде до рака; некои одат до таму што го рушат оџакот, *буарето* (огништето, каминот); се разбира дека ова е штетен обичај, но домаќинот не смее да реагира; *не може ни зăб да убеле* [ТГев(190)].

**убе́рạве** impf – в. **убе́ре** ~ *га́здạта крạде́л, чинува́л, ама по́вике ут-сирмạшти́-те. Нạ-измíка́ро, нạ-тава́ де́тто, мо́-ј мăка о́ти о́де нă-сирма́шките дạ-убе́рạве* [ВДој,Н (278)].

**убе́ре*** pf 1.'украде од некаде повеќе работи' ~ *"Ки-би́де, ти́ са́мо нạ-ме́не уртак дạ-мạ-зе́миш и и́ч ни́м сạ-пла́ши кој ти-уждира́л шạ-ма́р". Е уттáм ки-ма-убе́рạт нạ-ца́ро маза́та. Ма-скạпа́ли маза́та, уддели нạ-па́рте* [ВДој,Н(279)]; ~ *сѐ си-искạжа́л о́н: "Пиши́н, ре́кạл, гạ-убра́ме маза́та. Е шо́ кула́ј нạј-де́те: кạтра́нин кạза́н тури́те, та́м дạ-прạпа́дне уф-кạза́но"* [ВДој,Н (280)]; 2. 'собере, наполни' ~ *и скăрши, да му дадѐ на Учени́цити ле́пот, па Учени́ците дава́ле на све́тут* (народот), *и си́ти јаде́ле, и сă пријаде́ле. И шо артирисува́ле* (останале) *кума́ти, и крина́ле и убра́ле дванáдесет ко́ши пăлни*

[MV,К(256)] – во контекстот се среќава проширена употреба на мн. наставка *-и* кај еднослoжни именки, што множина по правило прават со наставката **-ови**, што зборува дека наставката **-и** станала општ сигнал за множина – според образец од тур. јазик; 3. изр.: **гу-убра́ буста́но** (направи грешка со тешки последици) ~ *а́рно сă-зăглăви́л, пудјăде́л но́го па́ри уф дика́но, гу-убра́л буста́но* [ПК,2(158)].

**убе́се*** pf 1. 'убие со бесење' ~ *кажува́ на ва́с, бшти на Галиле́а биде́ки, шо вел'а́л: шо Чове́шнуо си́н и́ма да си прида́ди на гре́шни л'у́ди уф рăцити, и ки си убе́си наврăз дăрвото, и на три́та де́на ки уживе́и* [MV,К(334)] – во контекстот *биде́ки* се јавува со своето првично партиципно значење: **бшти на Галиле́а биде́ки,** наспрема употребата во стандардот како сврник; ~ *ре́кал: "Ак-са́кте ма-утпа́јте, ак-са́кте ма-убисе́јте. Аска бја́х сус-мо́о га́зда. Ми-са-пугу́ди га́здата крадéц, ама ут-сирмашти́јте кра́де"* [ВДој,Н(280)]; ~ *и гу-зе́а, ка́ му-а-кăжа́ и́стинăта, гу-зе́а Ми́цо, гу-убиси́ја. Три́-читри́ри де́на стуја́ убе́сен та́му* [ВЕв(296)]; ~ *Ут-стра́к шо-с-упла́шиле мăга́рто фăти́ло да-ри́ка, ко́чот фăти́л да-бу́ца на-дире́ците, а во́лците си-ричéле оти кăрфи́и* (клинци, шајки) *ко́ве ко́чот за-да-и-убе́сăт* [ВМег,Сар(315)]; 2. 'закачи нешто и остави да виси' ~ *и то пусто месу беши враговчина, знаиши да вреви и заеднoч излезе пот ругозината прет негу. Тојнака, как виде така, стана, заеднoч га заколи царјувата мома, га удера и га убеси на чингел'ут* [V,РМ(62)]; ~ *Лиси́цта си-ги-збра́ла фăрл'а́нте ри́би и си-ги-удносе́ла до́ма, уф-не́јнта ду́пка. Ги-убиси́ла ри́бите нă-тăва́но и па́ си-излизе́ла дă-бăрке не́куј дру́к килипу́р* [ВКук,П(286)]; – кога младоженецот ќе се појави по проспаната прва брачна ноќ, *побратимите* ќе го фатат, ќе му врзат раце и нозе и така врзан ќе го обесат на некоја греда; некој ќе праша: *"Што воја чувек висе тука?" – "Гу убисиме, оти е армија и оти краде". – "Аман, што краде?" –"Што краде?! Само да знаиш и да видиш. Тоги ки речиш не да гу убесме, емен жив да гу запал'ме"* [ТГев(186-187)]; ~ *Ги удри́ха добу́цуту, фати́ха да флéват на вéткио ихăр. При но́вију ихăр има́ло една́ шу́ма от миси́рка, о́лот га хрăсна. Кату не оти́ваши пра́ве, фати́ гу, закла́, гу удера́, оти́де на кру́шата, гу убе́си месо́то* [V,РМ(124)]; 3. 'спушти усни, нос, се намргоди' ~ **сју** (< со редукција од 'си-го') - **убиси́ но́со** (= се налути) ~ *а виде́ от и́де ма́јк-ми, а ќо* (< ќе го) *убе́се но́со* [ПК,2(195)]; ~ *бурсукле́ста сă-ви́ке нă-не́каа же́на шо́-ј се̏ нал'у́тина, и убиси́ла дуда́ците* (усните), *и збра́ла ве́јште, дă-бе́гиш уд-н'а́а* [ПК,2(26)]; 4. 'се наслони до нешто со сета тежина' ~ *шо́-с сă-убиси́л-си нăврăс ме́н, ќи-мă-урни́сиш* [ПК,2(79)]; 5. изр.: **ми-сă-убиси́ нă-вра́то** (= ме искористува и материјално и секако) ~ *сидна́а це́ла ниде́л'а, ми-сă-убиси́а нă-вра́то, а́ска да-ј-ра́нум* [ПК,2(176)].

**убесува (са)** impf – в. **убесе** 2. ~ *и пак тројцата, кату отиваха на пăтју, три-четри дни нататăк најдоха един јунак, којто морето го смрăкаши сос устата му, и от носот му са убесуваха ледници* [V,РМ(44)]; ~ *Во́ шо́ пра́ве? Оде на́прет, сă-убису́ва су-гла́вта пăр-до́ло на-адна́ бу́ка. Уде́шчем по́там*

(пишува: *пăтăм* – sic!) *адéн ут-аскéрте кога-вüјџа: чóек убисéн на бýкта су-глáвта пăрдóло* [ВКај,Ран (323)]; – ако некој за време на луштењето на класови од пченка најде некуј *груздак* (клас од пченка) добар за *пукајне шапки* ќе го стори *вишало,* т.е. не ги откинува сите *ил'упки* и последните 3-4 листа од класот ќе ги врзе и ќе направи *вишало. Вишалата са убесуват над уџакот* (огништето) [ТГев(347)].

**убечки** pl. 'украси од злато или сребро што девојките (жените) си ги прикачуваат на ушите – минѓуши'; во минатото *убечките* ги правеле од златници: *уд франги* (напалеон) или *уд лири;* овие пари некои ги оставаат цели, само ќе им прилепат *врбила* (дршки), а други ги вградуваат во некакви фигури од златни жици, кои личат на тенка, златна *пиужина* (пајажина) [ТГев(136)]; ~ *нă-Блáгувиц* (име на празник) *нă-мăлéчките мóмички им-дýпат ýшичките, дă-им-клáдат убéчки. Нă-тóо дéн мóмичките сă-зăýчуват дă-мéсат. Дудéк мéсат мáј-ките им-сóл'ат шикéр уф-тéстто. Прáвăт блáга пугáча* [ПК,2(23)].

**убигрá(ј)е*** pf 'стекне рутина' ~ *да гу-убигрáји нą-нéкуј, тó-ј да-сă-нąýче нéшто áрно дą-знáа дą-гу-рăбóте* [ПК,2(119)].

**убиде** pf 1. 'посети, пр. роднина, болесник'; сп. обичај: – кога има гости (на празник) разговорот обично го почнува домаќинот: "*Е, вија дни таквија са! Зашто и дадел Госпуд, анџак да си одме едни уф друзи, да са видме и да са чујме*". Штом ќе се напијат кафе гостите си тргнуваат со зборовите: "*Имаме оште пријател'е, трабуве и них да убидме и да и видме што работат*" [ТГев(90)]; ~ *и са напąлнú сфáдбата л'ýди. Ка флéгąл цáрот да убúди сфадбáрите, а видé тáму идéн човéк шо нé бéши прилинéт да лúчи за сфáдба* [MV,K(270)]; ~ *ти са молум се да му кажиш] белки ки са ражале] белки ки дојде да на убиде] на нас место нека чине* [(...)]; ~ *от два месенца сетне чилиби Теодорак фати една хизмиќарка дивојка и една стара баба на дома му, да седјат с невестата му кату парамана. Ја он ги остави дома та отиде па на чефлиќо, да го убуди* (убиде?) [V,PM,164]; 2. 'проба, вкуси јадење, пр. дали е готово, т.е. сварено, односно дали е засолено толку колку што треба; алкохолот дали е лут и сл.' ~ *чéпни уд-бáницта да-убúдиш кąквá-ј;* ~ *шмăркни адна гăлтка, сáмо да-убúдиш* [пр. за ракија]; [ПК,2(130)]; [ПК,2(140)].

**убидуве*** impf - в. **убиде** 1.– посета се врши (*са убидуве),* освен за празник, и кога има некој болен роднина или пријател и при тоа се носи *пунуда,* како: *пугача, чорба русник, калинка, пуртукал, миндале* (бадеми и др.); ~ *éми, куту сéстри, сă-убúдăвăт. Си дујдéа сáа. Двá дéна сидéа тáм* [И,Гг(120)].

**убúе*** pf 'уништи' ~ *трýјца брáтја сă-нąѓувурúле ќă-óдат ќ-а-тéпąт лáмјąта. Утúшăл пишúн éн гулéм-јут. Фурнąџúјте му-рéкле: "Дéк ќ-óјш?" – "Ќ-óм ќ-ą-убúąм лáмјąта"* [ВГев,Мир(273)]; ~ *сă-чýде кáк дą гу убúе, дą му а зéме дујнá-ѓузилúјкąта. Фáшќăт дą игрáат на тáбла. Тáткуто ричéл: "Кóј ќи-пáдне, ќи-му-ј искáрме óчте"* [И,Гг (114)]; сп. клетва: **далак да та убие** (= да настрадаш од тешката болест *далак*).

**убйжде** impf 'посетува' ~ *итéрката сéкуј дéн гу-убúжде;* сп. **шитýрка**-ј

жена што сака многу да шета, т.е. да не седи дома ~ *óна сéгде убíжде* [ПК,2(140)]; кај Саќов (од Кукушко) исто така: **убíжде** [СКук (338)]; в. **убиде**.

**убијала** pl. 'волнени завивачи за нозете, од глуждовите до потколената' [ТГев(134)]; *убијала* носат и *русалиите;* сп. називи на деловите на облеката на учесник на игрите **русалии:** на нозете има *пинци, убијала* (волнени завивачи наместо чорапи) за да му ги чуват нозете да не му се *подбијат* (повредат од играње), потоа *бели зиври* (тесни бели панталони припиени до кожата), над нив од половината до колената се спушта *фустан* со повеќе бочници, преку половината доаѓа појас, што го зафаќа и *фустанот*, потоа *дулама, памуклија* и одозгора *џамадан* или *копаран*, а преку рамењата накрсно се врзани две марами, преку грбот и градите каде што се сечат и прават *крст* во форма на Х. На главата има *фес*, околу кој е врзана тенка *шамија*, а во раката држи *калăчка* (долг нож, како сабја) [ТГев(224)]; во Дојранско и Кукушко: **убéла** ~ *éдно врéме сă-нусíли убéла... и удгóре нă-врăз нíх пинчáнките ки-гивăрзăт* [ПДој(118)]; ~ *зạвивáчки зạнóјсто, нóсаа уфчăрто убéла. Џиј-зạвíјш стăпáлта дóле, нă-горе па џи-убујш кăлчуне. Сéтне си-убýјш пíнците. Ас нé сум нусíл убéла* [ПК,2(119)],

**убикóли*** pf 'се смести наоколу' ~ *кă дујдé врéме Тýрците ă-убикулíја ѓóл'ут, тýрска вóјска, тáм дéка бéа скелíјнăта* [ВЕв(297)]; ~ *он сă-стóри ҹíдну-јáстреб. А брé - у брé, а брé – дáп нă-триндáфил'ут. Г-убикóли* (пишува погрешно: убуколи?) *нéго. "Е, мувéле, ами кă-д-ă-скíниме? Шáпка! Кă-д-ă-скíниме?"* [ДК,Ран(141)]; ~ *гу-убикулиле ут-сите страни* [ПК,2 (119)].

**убикóлка** f ~ *тó-ј ткáјн чăршáф, ус-нéго сă-убикóл'уве кривáто утрíте стрáни, а иднáта стрáна-ј дóприна ду-súдо* [ПК,2(119)].

**убикóл'уве** impf 'опкружува' ~ *ус-нéго сă-убикóл'уве кривáто* [ПК,2 (119)].

**убисéн** adj 1. 'задавен со јаже околу врат, убиен' ~ *и гу-зéа, кá му-акăжá íстинăта, гу-зéа Мíцо, гу-убисíја. Трí-читíри дéна стујá убéсен тáму* [ВЕв(296)]; 2. 'закачен за нешто (пр. за гранка) и така виси' ~ *тăргнáле да-и-гóнат мăскúте така-нáка. Вó убисéн кă-бил, сăсвăл'ýва ут-бýкта и свăртýва óкулу аден-рúт и сă-убисýва на-аднадрýга бýка. Ко-гу-вишле аскéрте, сă-субрáле сăта дạ-гу-пýл'ат убисéјнут* [ВКај,Ран(323)]; ~ *Удéшчем пăтăм* (sic!) *адéн ут-аскéрте кọгавúјџа: чóек убисéн на бýкта суглáвта пăрдóло* [ВКај,Ран(323)]; ~ *вáа-ј напрéжна и гулéма пувéл'а. Пóфтура пáк катý нéа тóкму: да си милýваш на кумшíата катý тéб. На вíи двéте пувéли, сăто Нóмото и Профúтите на нíх са убисéни* [MV,K(270)] – во контекстот има уште еден пример за проширената употреба на предлогот **на** укомпониран во директниот предмет: **да си милýваш на кумшíата,** што се третира за влијание од влашките говори; 3. изр.: **убéсăно врéме** (наоблачено време, готово да заврне дожд) [ПКук(Гăр)].

**убичáј*** m 'кога нешто се врши по навика, општоприфатена' ~ *пóсле тáму íмăше дрýги нéкуи убичáи, шó му-вúкăт блáгăта рăкúа... А*

*уф-пе́тукут ќи-о́јшӑ нивéстӑта и зе́тут, ќи-о́диа нӑ-ну́нкуту дӑ-сӑ-го́стӑт* [ВЕв,Ил(308)].

**убја́сне*** pf 'даде појаснување за нешто' ~ пӑлӑми́да = *тре́ва, бо́цкӑт лі́стӑта ма́лце нӑ-врӑ́о, гӑ-і́ма уф-ні́ските ме́ста, ме́тӑр и пу́л мо́ж дӑ-пура́сне, цвѐто нӑ-мо́жум дӑ-ви-гу убја́снум, а́ли го́ре мо́ж дӑ-да́де пло́т куту ги́нгӑр, куту то́пче* [ПДој,Ник(122)].

**ублӑ́же*** pf 1. 'вкуси нешто благо' ~ *ублӑ́ј-сј-а́а ду́шичката, а́пи си не́што бла́чко;* 2. fig. 'доживее пријатни моменти' [ПК,2(203)].

**ублачина** f 'згусната водена пареа на небото, облак' ~ *мори, југрија́ла мисичина пу Сер пол'е, рамно пол'е] пу Јуванови рамни двори, мори, Јувануве вичерале] сирак Јуван не вичере, само гледе горе доле] пу та јасна мисичина и пу темна јублачина* [ТГев(97)].

**убле́че*** pf 1. 'стави облека врз телото' ~ *Ниве́стта ќи-ј-прӑче́ка нӑ-вра́тта, ќи-ј-прӑсе́е сфа́тӑфтто сус-учуме́н, ишќе́р и бубӑќе́рно се́ме. Они но́сат на-ниве́стта цубе́, ка́-ублѐчӑт* [ВГев,С(270)]; ~ *"Де́ка бе́ де́ца?" "А бӑ, рӑче́, уд-ба́јнӑта, до́кторо ни рӑче́ дӑ-до́ме, дӑ-ја́вӑме о́ти де́тто би́ло уздӑрве́но дӑ-пу́шче ца́ро пӑјто́н и дӑ-му-пу́шче кусту́м, ру́би дӑ-му-убле́чӑт"* [ПДој(149)]; ~ *гу-пушти́л уф па́рте, не́јке, не́ зи́ме. Гу-пуишти́л уф ру́бите, уф-мӑгӑзи́нто, дӑ-сӑ-убле́че уф-кӑква́ ру́ба са́ке. Не́ зи́ме, не́јке. О-пушти́л уф-свиро́лто, си-ѕе́л едно́чко* [ПДој, Ник(162)]; ~ *малој моме, дост јубава] пре ког легнеш, пре ког станиш?] – "Пре мама легнем, пре тате станем"] малој моме дост јубава] кој те јублече, кој те сублече?] – "Мама ма јублече, тате сублече"* [ТГев(370)]; 2. 'добие, односно купи облека' ~ *е-се́га, ме́н мӑ-зима́а Гӑ́рците вујни́к. Ка́ уддѐх уф Со́лун мӑ-убличе́ӑ гӑ́рчки вујни́к* [ПДој,Пат(171)]; ~ *те́рум чаре́ дӑ-избе́гум, а́лӑ ру́бите не́ ми-сӑ испра́тни, куту сја: вујні́ците ка́ ги-испра́штӑт. Ни́ӑ сӑфте́ ка́ уддѐме, ка́ нӑ убличе́а, ги-дӑде́ме нӑ-ади́н анци́ӑ ру́бите* [ПДој,Пат(171)]; ~ *Та́ткуто фати́л да-крӑ́чке. "Ка́к да-да́м мо́јта мо́ма на-тӑрго́вац, ко: ні-сме сјурма́си, ду́р не́ лі́че". "Ја́с, рачѐл, и́м пари́ и да-убле́чум и ди-ј ку́пам сӑ́то"* [ВДој(277)]; ~ *сабајлината: збо́гум нӑ-анци́јата. Анци́јата гу-спи́ре. "Се́ди, ви́ке ту́к, де́те, е́с ут-те́бе буга́сво здуби́х. Ес не́мах со́л' дӑ-си-ку́пум нӑ-де́цӑта, ут- ти́ ка до́јде, буга́т стӑна́х, нӑправи́х-си а́нут, убличе́х си-де́цӑта, дӑ-сига́ ка́к дӑ–бе́гиш?"* [ВКук(282)].

**убле́клу*** n 'она што се облекува' ~ *за то́ ви ве́лјам, ни́м да сӑ у́мити: за ду́ша ви, шо ки ја́дити и́ли шо ки пі́ити; ні́то за сна́га ви, шо ки му убле́чити, не и по́вредна ду́шата уф јаде́нито, и сна́гата уф убле́к-луту?* [M,VK(259)].

**убле́чин** (и: **убличе́н**) adj 'кога врз телото има облека' ~ *да испадна́ле да ви́дат шо сӑ чи́ни, и си дујде́ле кӑд Исус, а на́шле на чове́кут уб-личе́н и зачуде́н ка му испаѓа́ле дја́волити уф не́го* [MV,K(275)]; ~ *нӑ-сви́ти Ла́зӑр две́ пу-две́ мо́мички ќи-си-нӑре́дӑт ко́шнички ус-ѕимбу́л', у́буво убле́чинки, ут-кӑ́шта нӑ-кӑ́шта пе́ет ла́зӑрски пе́сни, а думаки́нките им-да́вӑт ја́јца и па́ри. Ті́а мо́мички сӑ-ви́кӑт лӑзӑре́нки* [ПК,2(69)].

**ублечки** pl. 'остатоци од класјето кога се врши жито' (во др. говори: 'отсевки' односно 'скувал') [ТГев(340)].

**ублéчăве** impf – 1. 'става облека врз телото', в. **ублéче** ~ *пупăдúăта чéсто пăта сă-нăјдувáла ус-едúн нúјн кумшúа. Пóпут нă-мужéл дă-гу-пикáсе тóа. Ејн дéн пупăдúата и кумшúата решúле дă-сă-вéнчăт без дă-усéте пóпут. Пупăдúата сă-ублéчăве уф-бéл нивистúнски фустáн* [ВГев,Ѓав(274)]; ~ *а зимýве кушýл'та и вóа му сă прăдáаве рóп нă дéтто. Му а дáве пáк кушýл'та, са а ублéчăве Карá-Циндéм, и гу зăвóдуве и гу-нóсе прă Јарăм-Минăрéто* [И,Гг(114)]; ~ *Пóпут вúке: "Пупăдúа, мóре пупăдúа, дóмă-ли си?" – "Амáн бре ýлăв пóпе, ми дéк ќă-бúам. Оди вéнчи тúе лýѓе, и-здăрвú чăкáки". Пучнáла висéлбăта. Гу-упúăвăт пóпут, гу-ублéчăвăт уф-арнăутски рýби* [ВГ,Бог(274)]; 2. 'облекува нова, чиста руба' ~ *му-веле: "Тате, така и така, царут ни речи. Сака дă-нă-гостăт, дă-сă-пузнае су-тебе". – "Мăрдек, му веле, јас вудинчар чоек су брашно, кăк ќ-ом у-цáрут?!" – "Нé знáм, му-вéле, такá ни рéчи". – "Е, му-вéле, ут-цáр нé-сă бéга. Ќидóјдам." Сă-ублéчфăт, стăнýвăт, одăт* [ДК,Лип(114)]; ~ *тáа фăп, ут-пáри ăздисáна. Фăтúла дă-сă-ублéкфа, дă-излéга, дă-си-пýле дрýзи мăжи, дă-си-шéта. Тó нé-гу испýл'ва úч дéка лéже* [ДК,Палј(123);] ~ *Е, áрно. Пу-нúкуј дéн вá мăшчéăта сă-ублéкфа, ублéкфа и нéјна ќéрка. Инă-пудуéна, инă-гнýсна бúла. Вáа бúла нóгу лéпа, чýпăта* [ДК,Лип(114)] – во македонскиот јазик придавката **леп** (убав) се среќава длабоко на југ, особено во позападниот дел, што нè тера да претпоставиме дека се работи за архаизам, зачуван на периферијата, во дијалектите, отколку да мислиме дека е во прашање пенетрација од јужните српски дијалекти; сп. **сă-ублéчуве бугатичко** (= носи скапа облека) ~ *си-л'ăгнáле, утринтá пут пéрницăта нăјдéл двé лúри. Пучнáле пóбугáтичко дă-сă-ублéчувăт, дă-сă-рáнăт* [ПДој(152)].

**ублúжуве (сă)*** impf – 1. ~ *нóго сă-ублúжувиш, нéшто блáго си-јадéл;* 2. 'се познава дека многу добро е расположен' ~ *ут-кá дујдé ут-кăт-н'áа нóго сă-ублúжувиш, имáло-ј нéка: рăбóтичка* [ПК,2(196)].

**убоде** pf 'со предмет што има врв нанесе повреда на кожата' [ТГев (249)]; сп. празноверие: ако се *убодете* од трн, треба трнот со заби да се сожвака за да не се 'подлути' раната.

**убóр** m – в. **уборник** ~ *тăкá сă вúке зăгрáдăнто, шó-ј зă-стóка, не пукрúјно, двóро нă пујáтта, тó-ј убóр* [ПДој,Ник(126)].

**уборник** m 'заградено место во кое летно време ги затвораат добиците': – во просторот *пуд софа* (вид подрум) зимно време спие стоката, а през летото, кога стоката спие во *уборите,* местото *пуд софа* се користи како подрум во кој се чува жито. Со слична намена како и *уборник* постои и *слонче,* разликата е во тоа дека *слончето* со едниот дел допира до куќата, т.е. како да се наслонува [ТГев(300)].

**убрáс** m 1. 'страна од лицето' ~ *шó úма áдин убрáс алúс симúт* (вид пециво) [ПК,2(101)]; 2. изр.: **не даве му убраз** (= прифатените норми во семејството, односно во општеството ја спутаваат личноста да стори нешто во своја корист) – во минатото кога се живеело во големи семејства младиот член на заедницата **не даве му убраз** *ништо сам да купе* за својата жена или за детето; **мăшко убраз**

**згазуве, ама убраз не губе** (= за девојката предбрачниот однос имал сериозни последици, затоа таа во минатото, независно колку и да го сака младичот сепак избегнувала да остане насамо со него, бидејќи (како што кажува пословицата): *мӑшико убраз згазуве* [ТГев(143)]; **не́мум убра́с** (= немам смелост) ~ *не́мум убра́с д-о́дум уф-ні́х га́аре* (по некој непријатен настан); **си-измі́ убра́зо** (= се покажа во добра светлина) ~ *а́рно шо-си-чу́вах не́куј дина́р дӑ-купі́х шо три́бувше, си-прӑчика́х го́стто, си-измі́х убра́зо* [ПК,2(192)]; **убра́с му-да́ве** (= го ослободува, му дава слобода) ~ *но́го убра́с му-да́виш нӑ-де́цта, не́-ј а́рно то́о* [ПК,2(119)]; **ла́јно ми-зӑлиші́ нӑ-убра́зо** (= ми направи голема непријатност, ме посрамоти пред познатите) [ПК,2(174)]; со блиско значење: **мј-о: извӑл'а́ убра́зо** ~ *сӑ-скӑра́л ус-учі́телката, не́што гнӑсно і́-риче́л, мј-о: извӑл'а́ убра́зо* [ПК,2(176)].

**убра́тно** adv 'во обратна насока, спротивно' ~ **ру́жин** *еј кі́тка, ра́сте висо́ко, дуде́ка не́куј пӑ убра́тно ві́кӑт ру́жа нӑ трӑнда́фӑло. Ру́жин еј дру́го, а трӑнда́фӑл еј дру́го* [ПДој(123)].

**убру́жен** adj 'приготвен' ~ *и фаф- сара́е і́маш'а аді́н ехӑр, де́ту седе́ш'а ко́не-му на-змі́ата. И ко́не все́ си-б'е́ше убру́жен кату куга́ навӑрвја* (заминува), *и на-ко́не-му от-го́ре стое́ше адна́ мӑгла и фс'е́ сас-магла́та хо́деш'а* [ВДр,ГБ(328)].

**убрӑзі́на** f ~ *чуве́ко і́ма две́ убрӑзі́ни, де́сна убрӑзі́на и ле́ва. Не́куј па убрӑзі́нта и* **бу́за** *га-ві́кат* [ПК,2 (119)].

**убрӑзу́ве*** impf 'формира' (иако информаторот го употребил овој збор, сепак тешко може да се прими за народен) ~ *ко́ дује́ ре́т дӑ-до́јде Апусто́л дӑ-убрӑзу́вӑт че́ти сус-дру́зите вујво́ди шо-бе́а зӑ-Во́дин, зӑ-Ле́рин, утиде́ нӑ-тӑкво́то, нӑ-То́де му-кӑжа́ тӑка́ – тӑка́* [ВЕв(298)].

**убрӑште*** impf 'она што е горе го става долу, и обратно' ~ *Дује́ме нӑ-адно́ ме́сто, ті́ӑ пилива́не зӑпӑлі́а адна бу́ка, сӑ-убличе́а, сӑ-чинііӑ. А на́с нӑ-бе́ре ли? По́т, ті́ӑ ру́бите сі́те мо́кри. Ка́ ги-убрӑшта́ме, це́ла ве́чӑр су́ши, дума́н излеве уд-на́с. Трӑгна́ме утта́мӑ. Ас бо́л'ӑн га́ре, сӑ-рӑзбуле́х но́го. Шо́ ти-мо́же, у́мри а́к са́киш!* [ПДој,Пат(174)].

**убрӑштине** n 'обраќање'– в. **убрӑште** ~ *та́-ј ві́ла, дӑрвӑна, ус-иші́ри зӑба (ро́га), зӑ-збі́рне, за-убрӑштине сла́мта – ка́ вӑршиме нӑ-гу́мӑнто* (објаснување за називот *ја́ба*) [ПК,2 (55)] – во контекстот има случај кога вокалот во група со сонант се редуцира и антиципира: **нӑ-гу́мӑнто** (место: 'нӑ гумното'); има и други случаи; повеќе забележивме кога вршевме анкети во с. Турново, со бегалци од пунктот Амбар Ќој.

**убуві́на** f 'кога нешто се чувствува како пријатност' ~ *Тақа́-ј пред дą зӑвӑрне до́ш ле́тно вре́ме... шо́ умӑрні́к би́ше ва́адин, ќи-пу́кне чуве́к. Ка́ зąвӑрна́ убуві́на* [ПК,2 (121].

**у́буво** adv 'прикладно, како што треба' ~ *нą-Ацо зӑбуле́каро пузла́тни дӑ-му -сӑ-рӑцто. Шо у́буво ми-ј-нӑпрӑві́ зӑјпто, си-ја́дум кут ус-мо́ј зӑбе* [ПК,2(189].

**убу́јве** impf 'става чорапи, кондури на нозете' ~ *Ниве́стта ќи-ј-прӑсе́е сфа́тӑфто сус-учуме́н, шиќе́р и бубӑќе́рно се́ме. Они но́сат нą-ниве́стта цубе́, ка́-убле́чӑт; пąпу́ци а-убу́јве де́вирут, ка́-носе прӑт ку́мут* [ВГев,С(270)]; ~ *"Ма́чинце, а́ј гу-јзе́ди мі́шут" – ре́кӑл. "А-а,*

*jа́ гутóва-сум, с-убу́вум, óш ӑдна́ пи́нца и с-убу́х и вӑ́рвум". Утта́м ма́чкӑта нӑ-ми́шут, ми́шут нӑ-уфча́рут, уфча́рут нӑ-вӑ́лкут, вӑ́лкут нӑ-би́вулут* [ВКук,Иц(292)]; сп. дел од песнатата што ја пејат посестримите кога ја даруваат невестата: ~ *јубујаја ти, моме, памукли чурапе] јуд јунак купени, јуд девир дунсени!] јубујаја ти, моме, кундуре, папуци] јуд јунак купени, јуд девир дунсени* [ТГев(179)]; ~ *Малој моме дост јубава] кој те јублече, кој те сублече?] – "Мама ма јублече, тате сублече"] Малој моме, дост јубава] кој ти јубујве кундур папуци? – "Мама ми јубујве, тате субујве"* [ТГев(370)]; но исто така " *сӑ убујват* " и панталони и гаќи: **си-ј-убу́ве га́штте**; ~ *зе́л дӑ-ви́ке: "А-бӑ-мӑјму́н за́при-бе, за́при-бе". "Ни́м игра́ј, вика́л, кој тӑ нӑка́руве д-игра́јш?" То: ги-виде́л кőјзте ка́ игра́ат óро, си-ј-убу́ве га́штте и не́ уддéл пӑр нéго би́ле, пра́во дóма уддéл* [ПДој,Ник(162)].

**убуга́те*** pf 'стане богат, имоќен' ~ *удéх уф-еди́н гулéм гра́д – ца́рски. Сиднéх уф-ади́н анци́ја сирума́х. Убугатé чувéкут а́рно, éс лу́да гла́ва, се-зӑсӑка́х сус-ца́рската мóма* [ВКук(283)]; ~ *кату виде жената му, ча тојнака убогатил млогу, фатила да гу јаде кату червие дӑрвоту, да кажи на неа как чинил тојнака* [V,РМ,81].

**убу́фки** pl. 'чевли' ~ *нéмум и́ч убу́фки, нӑ-мóжум д-испа́днум нӑ-вóнка. Са́к-си-ку́пум ва́а нидéл'а* [ПК,2(119)].

**убӑ́рне*** pf – в. **убӑ́рнуве** 1. 'сврти' ~ *Лил'ана за рӑка ја фашке] и што си веле ем гуворе:] попуве, млади ѓакуве] си убрнајте другјут лист] куту за винчајне младенци] оти бах умрин – јуживех] пишман са чиних не јотидех* [ТГев(214)]; 2. 'стави на другата, обратната страна' ~ *а-у, и ви́ца дујдéте, нéкуј вӑ́лк се-ј убӑрна́л нéгде; ка́ сӑ-риши́те дӑ-дóјте кőј зна́а* [ПК,2(180)]; ~ *зна́чи а́к пулу́пиш нéшто, а́к гу зӑтвóриш уд-гóре, или до: убӑ́рниш нӑóпко* [ПДој(120)]; сп. – кога се врши жито: ~ *зима́јте-ј кӑрпӑлóјсте* (вид вила), *убӑрнéјте сла́мата, збра́јте жи́тто* [ПК,2(65)]; 3. изр.: **убӑ́рне очи** (= погледна) ~ *"Дубру́тру, јуна́че!" – Да́л ти Бóк дóбру, дéду! – Ка́ ти-вӑ́рве си́нку, ура́јнту? – Ми-спóре дéду, нóгу ми-спóре. – Ами кőј тӑ-нӑучи́ тӑка́ спóрну дӑ-óрӑш си́не? Ура́чут убӑрна́л óчи нӑ-нéбту: "Гóспут, дéдо, Гóспут мӑ-нӑучи́"* [ВВод(310)]; **лошо на арно да убрниш** (= лошите намери на некого да ги смениш во добри) ~ *"Господи Боже и Св. Танасе* (или друг светец за кого се слави), *ка е арно така да дадиш! Господи Боже и свити Ѓорѓе, на душмајне на врат им стани, басрет им фати. Господи Боже и Свити Димитрија и унадашна* (< 'оној ден, прекутре') *свита Нидел'о на помуш да ни бидиш, лошо на арно да убрниш* [ТГев(210)]; **не знам што да убӑ́рними** (= овој израз се употребува кога се потенцира дека некој близок (роднина или пријател) многу ретко доаѓа на гости; ~ *и ка́к гу ви́де снаха́ му, стана́ гу зема́ за рака́та и му вéли: "óх, бра́че, нé зна́м штó да убӑ́рними: на́ тóлку годи́ни и ти éднóч си дошéл да на пови́диш"* [V,РМ,148]; ~ *видéјте кőј и́де, дӑ-убӑ́рниме нéка: кирми́да* [ПК,2(119)].

**убӑ́рнуве** impf 1. 'тоа што е долу го става горе' – во контекстот: *враут* (послано жито на гумно) *сӑ убӑрнуве* (пишува 'убрнуве') долниот слој се става горе за

да дојде во допир до ножевите од *дикајната* со која житото се врши [ТГев(338)]; – наутро кога *враут* (жито распослано на гумното), е сé уште *цал, убрнуве се сус вили* [ТГев(340)]; ~ *армањиа-ј чувéк шо рăбóте пу-гýмниита, óн убăрнуве врáо, ·вéе жúтто, мéте гýмăнто* – во долновардарските говори, вокалот во група со сонант, во неакцентска позиција, често се антиципира, за ова в. во заглавната единица: **убрăштине**; во истиот контекст како морфолошка посебност се јавува употребата на наставката **-ишта,** кај двосложната именка 'гумно': *рăбóте пу-гýмниита*; во села меѓу Кукуш и Дојран (с. Алексово) запишавме и: **лебишта,** наместо 'лебови'; 2. – **(сă)** 'се свртува' ~ *Тó камилáринот úмаш'и иднá топýска на-ракáта а-удрú иднá топýска си-рацитú либин'úцата, пл'úсна иднá óда, пéтстотúн'и камúли си-удáвиха. Си-убрăнава му-вика: "Тóлко тéј лаж'áта?"* [ВБог,Бал(299)]; ~ *кóга сă-тăркáле сă-убăрнуве* (објаснување за гл. **сă-вăргáле**) [ПДој,Ник(131)].

**убужаве*** impf 'има симпатии кон личности со висока успешност во различни области особено во доменот на семејните односи, со давање на лични примери'. За илустрација: ~ *кумишкта Стóјна бис чувéк бис мăш сáма ги исчувá, ги изучú дéцта и зă тó нóго дýши га убужáват* [ПКук(Гăр)]. Односниов глагол го немаме сретнато во други контексти.

**уварда** adj 'тој што не е скржавец, што е дарежлив' – *думаќинот* не седи *ајл'ак* (без работа). Тој дава пример на другите во работа, штедливост, јадење, пиење и во сè. Добриот и паметен *думаќин* обично не е *трошкаџија* и *уварда* – да чести кого ќе стигне [ТГев(282)]; ~ *áко-ј увăрдá ки óде уф-кавăнéто, тă-чăстýве нă-тéбе, нă-мéне* Дој; во Пат: **цумéрт** [ПДој(116)].

**ув'áрова*** pf 'прифати нешто за вистина, поверува' ~ *јáс ако ви рéкох за земални рáботи та ни ув'áровáхте, áми как ште ув'áровате ако ви кáжа за небéсните?* [ВДр,ТЕв(327)].

**увáти (си)*** pf 'се намести'(?) ~ *мувúка нă-тáтку-му. "Ајди тáти, éла дă-жúвиш сéга уф-Скóпје, уфгрáдут. И си-гу-зé тáтку-му тáм. Јáс кăту вúдих шо стáнвише тáм, бóгăми и јáс си-увáтиј тáм"* [ВЕв, Кор(306)].

**увдéне** pf – в. **увдéнуве** ~ *úч нé-м сă-вúде, нă-мóжум да-увдéнум úгăлта* [ПК,2(119)] – во контекстот имаме случај кога вокалот **а** (читај редуцирано **ă**) во група со сонантот **л** се антиципира, групата **-ла-** се изменува во **-ăл-,** па оттаму **иглата** се среќава како *úгăлта*; возможно дека во случајот помогнал изговорот на некогашното вокално **л,** како **–ăл-** (сп.: *жăлт, вăлк* и сл.); до слична измена доаѓа и кај групата -ра-, што се изменила во **-ăр-,** пр. **гăрдина** од градина (според изговорот на некогашното вокално **р** = ăр), пр. *гăрне, вăрба* и сл.

**увдéнуве** impf 'внесува, провира конец, или нешто слично, низ иглини уши, односно низ некој тесен простор' ~ *уф-бăрдуто* (дел од разбојот) *сă-вдинýват нúшките. Тó-ј нăпрáвино уд-двé дăрфцта кут-лéтвички мăлéчки, муѓи них-úма тăрскички нă-рéдно, сă-вúкат зăпци; уф-тиа зăпци сă-увдéнуве уснóфта кá ткáјме* [ПК,2(28)].

**увéже (сă)*** pf 'си врза нешто на грбот' ~ *кá-ќ сă-увéјш нă-гăрбо сăчки ли, трéва ли тó-ј рăминúк* (или: *увéшка* – в. таму); *дујнцéх áјн рăминúк сăчки зă-пéчне лéп* [ПК,2(99)].

**увéшка** f 'заграб сено, може да се врзе на грб' [ПДој,Фур(122)].

**увјахни** pf 'се качи на превозно средство, во случајот човек на човек' ~ *тогаc момата рече на татко ѝ: тате, сега тинака да идиш нетри, да седниш при негу и да му речеш, ча фчара не можах да ти дам каришлак, ама сега да ти кажа, ча јакушут, што сакаши да си увјахнимi един на друг, тој беши за да зборувами един на друг* [V,PM(54)].

**увјахнат*** adj 'овенат' ~ *аку сакаш да га докимасаш, дувечира, кога ке да си легнити, таму она дека ки спие, аку е мома, утринта ке да е тревата увјахната, пак аку е јунак, тревата ке да е росна* [V,PM(71)].

**увéс** m, bot. 'житна култура, овес' ~ *Ми-шó păбóтăхме? – cëехме céдби, тит'ýне, бýба. Céдбăта знáчи тăвá сиíдбăта шó-ј, шó сă-жнíи, шó сă-вăрше: чиníца, рăш, ичмéн, увéс. Пóсле céехме мисíрка. Táа тýк и-вíкăт чинíчка* [ВКук,Шт(289)].

**увижáлник** m 'нешто што се носи врзано на грб' ~ *кá-ќ сă-нăтувáриш нạ-гăрбо сăчки* (суви прачки), *ил' па сéно, тó-ј увижáлник* [ПК,2(119)].

**увúсне** pf 'наслони' ~ *кá ми-сăувиснá нă-рáмто ќи-мă-урнíсше* (обори) [ПК,2(119)].

**увúшче** n 'дрвото што ја поврзува колата со јаремот – руда' [ДК,Емб (104)].

**Уврата** top. 'рамни ниви во околината на с. Ловжа, Драмско' [ЈИ,Ии... (209)]. Авторот Ј. Иванов укажува дека **уврат** се јавува со значење 'синор' и дека е изведен од коренот 'врти'. Имено споменатиот корен упатува на значењето на зборот што ние го имаме констатирано при анкетирањата за Земјоделската терминологија во македонските дијалекти: 'место во нивата каде што орачот врти со ралото или плугот'. Зборот **синор** делумно е од земјоделската терминологија и тој значи: 'граница, меѓа меѓу ниви' – според БТР, но во македонските говори се јавува и со проширено значење: 'граница меѓу области па и држави'.

**увреди** pf 'упати кон некого навредлив збор' ~ *ă зăнéсфа нă-дóктуру. Дóктуру му-вéле: "Шó-ти-е? Шó тă-бóле? Кáжи!". А упúтфа, óна: "Мјáууу!" Му-вéле нă-сúн-му: "Тýка úма нúшчо. Нúкуј ă-увréди вá. Зéф-си-ă дóма!"* [ДК,Палј(125)] – во односниве говори (југоисточни) паралелно се употребуваат **ништо** и нешто, **никој** и некој.

**уварза*** pf 'оддели едно од друго, работи што биле врзани' ~ *Лáзар испаднá нáдвор. И испаднá умрéнјут, варзá и на нóзити и на рăци-ти субрáни, и на лúцито су савáн завиéн. Вéли на нúх Исус: Уварзáјти на нéгу, и уставéјти гу нéка си óди* [MV,K(288)].

**угáлин*** adj 'непристоен, лигав' ~ *Кадúата, кату не чúниши хáз да úма таквúј мáлки дéца прéт нéгу, заштó удромáн'аха óни сéкакви лáфови. Тóј, кату ги úмаши дециáта угáлина, му рече: "ади сúнку, вúа удéјти на дрýгата удајá"* [V,PM,25] – во контекстот имаме уште еден пример за проширената употреба на предлогот **на** наместо 'во', кога укажува на внатрешност: **удéјти на дрýгата удајá**.

**ýгар(а)*** m 'изорана, непосеана нива' ~ *нạпрáв-ја ýгăра, дạ-сéтне ќи-вúјме шо ќи-гạ-сéјме; ýгарта сáк* (треба) *сă-сée* [ПК,2(119)]; ~ *Бужано, моме Бужано, Бог да јубије татко ти!] што си прудаде чифликут] двеста*

*пугони ливади] триста погуна угаре!] там ки се собур субере, тешко џилезо да фрл'ат] који ки натфрле џилезо тој ки ја земе Бужана* [ТГев(102)].

**угла́дне*** pf 'почувствува глад' ~ *Фа́тани за-рӑка Ива́н и Ти́на нисшу́мата тӑргна́ле да-о́дат...Уфдалечи́нта гу-виде́ле гра́до и радо́сно са-упати́ле пре́ма не́го. Дуде́ка да сти́гнат ду-не́го, углад̦не́ле* [ВДој, 276]; ~ *и то́јнака га зема́, оти́де, га закла́, га удера́ кожа́та, га чини́ мја́х, га напа̏лни во́да; ги зема́, ги закара́ на́ карта́лот, ги товари́, и то́ј вјахна́, фрӑкна́. Карта́лот ту́ка та́мо угладн'а́* [V,PM,136]; ~ *зашо́ угладне́х, да ми даде́хти да ја́дам, же́дин бе́х, да ми напуи́хти, бе́х јабанџи́а да ми прибра́хти, го́лин бе́х да ми убличе́хти, са разбуле́х, да ми убиде́хти, на апсана́та бе́х, и си дује́хти ка̏д ме́н* [MV,K (283)]; ~ *тојнака киниса, си отиде, тјанака сјакла една парча месу, от она мрӑша, тури да изготви, гу чекаши и негу да дојди. Тој забави млогу, тјанака угладнја, извади што е да јади, ама не можа* [V,PM,62]; ~ *и сас мӑра врјаме мачката ги ѝоплаши мишките, немаши што да јади веки; мачката угладнја и, дека гледаши човек, отиваши покрај човека* [V,PM,109].

**угладну́а** impf 'станува гладен' ~ *да ка́ си загуби́ има́њото, сӑ чини́ скапи́а но́гу на то́а се́ло, и он фати́ да угладну́а* [MV,K(281)].

**угла́мник*** m 1. 'јаженце со кое се води добиток (коњ, магаре)' – ако коњот е *ацамија* (неискусен) па не сака да оди право, *уд угламнико* ќе му направат *нишандрк* или *ил'мек* (замка) што му се запнува на долната вилица на коњот [ТГев(419)]; ~ *"Ајде та́тко, ве́ле не́мӑј га́јле! Нау́чу уд-не́го по́јќе. Уо́оп, сӑ-чи́не идну ко́јн. – "Вја́ни та́тко!, ве́ле. Се́га, ве́ле, ќи-мӑ-изва́јш нӑ-пӑза́рут, биго́јте ко́ј ут-ко́ј дӑ-мӑ-ку́пе, а́ма ти́ угла́мникут не́ма дӑ-му-гуда́вӑш"* [ДК,Рам(141]; ~ *до́бро-ама то́, ка дује́л ду-не́гавата кӑшта, ме́сто па́ри да са́ке, удде́л и на-ками́лта та́п угла́мнико, гу-се́че, гусва́ле тува́ро* [ВДој,Н(279)]; ~ *то си оде сус-пулвин угламник. Он штае камилта оде пу-него. Ка завӑрте едно време – нема камила. "Егиди, ми сега? Морум да-му-кажум, нема как"* [ВДој,Н(279)]; – во контекстот го среќаваме лексичкиот архаизам **штае** (и: **штаа**) 'мисли, претпоставува'; сп. во рус. јазик; 2. изр.: **му-тури́ угла́мнико** (= се кажува за оној што под притисок го променил однесувањето на добро) ~ *же́нта му-тури́ угла́мник, бе́лки ќо-би́де чове́к и не́го. Гле́дум не́ пи́и га́аре* [ПК,2(178)].

**углидуве (се)** impf 'го гледа својот одраз во огледало (односно во вода)' ~ *извор вода извирала] малка мома налијвише] ув вода се југледуве* [ТГев(348)]; ~ *во́а, кӑ сиде́л до́ма сус дујна́-ѓузили́јкӑта – ка стӑнува́ле сабаалин, сӑ-углидува́ле на углида́лто, он пӑ вил'а́л: "по́-сили́н јуна́к не́ма дӑ-и́ма на све́тут". Ка удира́л на зи́дут гутурува́л* [И,Гг(112)].

**углида́ло** n 'направа од специјално обработено стакло на кое се одразува она што се наоѓа пред огледалото' ~ *во́а, кӑ сиде́л до́ма сус дујна́-ѓузили́јкӑта – ка стӑнува́ле сабаалин, сӑ-углидува́ле на углида́лто, он пӑ вил'а́л: "по́-сили́н јуна́к не́ма дӑ-и́ма на све́тут". Ка удира́л на зи́дут гу-турува́л* [И,Гг(112)].

**угнипте** n 1. 'дел од куќата каде што гори оганот'; 2. fig. 'дом, куќа', сп. клетва: **да даде Госпут, глогув**

**кол на угниште да ти се забоде!** (= куќата да ти стане пустелија, обрасната со коров) [ТГев(319)].

**угноси*** pf 'почувствува одвратност' ~ *царицата как гу видела са угносила и му вели на царју: "дека гу најде то човек и ми гу си донел тука аф кăштата? Скору да ми гу липсаш от тука, ча ми е гнус"* [V,PM,58]; ~ *ја извади Ил'у кралицата вунка, ја занеси на царјут. Тја, как го виде царјут, си угносила и му вели на Ил'а: "на такос мăж ме докара!"* [V,PM(173)].

**уговóри*** pf 'даде одговор' ~ *гуворíа на нéгу Чифýтити: Нíа íмами нóмо, и катý нáшот нóмоту три-бýва да ýмри, óти на нéгу му сă кажýва Господíноф Сíн. Кá а слушí вíки Пиláту такфóј láф, нóго сă уплашí. Да флизé уф авлí-ата пáк, и му вéли на Íсус: Удéка си тí? Исус нé си угуворí íч на нéгу* [MV,K(293)].

**угојка** f, bot. – во селата во Гевгелиско спроти празникот *Ѓургевдин* девојките одат в поле за да наберат трева *угојка* со која ќе се опашат околу половините и така ќе спијат, наивно верувајќи дека ќе се поправат, т.е. ќе се *угојат* [ТГев(67)].

**угóле*** pf 'осиромаши, односно остане без облека' ~ *кăжувáли: "А-бе, нă-едикóј-си áн јáдине, пíјне бес-пáри, сáмо зă-аднá прíкаска". Ка-чýл нéјнијут л'убóвник, рéкăл: "Бréј, зă-мéне мéсто!" Ама ка угулéл пăк! Ка удрипувéл!* [ВКук(283)]; ~ *Јóвăн утíшăл у-цăркфа дă-г-упíта пóпу, дă-му-кáже кóј-е тó сити–Јóвăн шу-тóлку пăти гудíшно му-слýжăт и шу-íма тóлку гулéма чéс. Кóа гу-вíшăл тó, Јóвăн сíти Јóвăн бóс у-вóдăта викнáл: "Еее, сирумá сити–Јóвăн, и тí иптéн си-ýгýл'ăл"* [ДК,Деб(153)].

**угорен** adj 'вжештен' – човек што е каснат од бесно куче може да се разболи, да *избеснеје*, да биде *фатен уд бес.* Сп. народско "лекување": за да оздрави на болниот *сече му се бес:* со остар брич се засекува онаа жиличка што ја имаме под јазикот за да истече малку од "бесната" крв. Некои се лекуваат на овој начин: се наполнува каца со вода во која влегува болниот, така што водата да му достига до устата, потоа се зема *угорен вршник* (сач) му се става на темето и се пече болниот колку може да издржи [ТГев(237)].

**угрáде*** pf 'направи преграда, оддели едно од друго' ~ *тăкá ки-си-а-прáјме су-тíе, ки-си-а-угрáдме та ки-пóчне да-си-шéте бýпта пу-вéјкта, сáке да-вíе кужýрци и ýтринту пá тăкá* [ВМег,Сар(318)].

**ураден*** adj 'нешто со ограда' ~ *сум сунила, мале ми, сăбута на вечар] сме имале, мале ма висока кула] висока кула мале ма, вишни сараји] пред сараји, мале ма, бахча јуградена* [ТГев(101)].

**угрее*** pf 1.'кога ќе се појави сонцето или месечината' ~ *и Кулýф, дур не угреá слăнцето, не излезé вăн. Ету дојдé кадíјскиј човéк, му вéли: "еј Кулýф, не глéдаш ли, ча угреá слăнцето, да излéзиш от удајата, спроти пазарлăкот"* [V,PM(11)]; – кога посестримите ја испраќаат невестата ја пејат оваа песна: ~ *ја испадни мила, мила мале!] што добро ти носме:] јуф момчуви двори] сл'нце југријало] јуф момини двори роса зарусила* [ТГев(181)]; ~ *југријала рана звезда, брке место да кундисе] место не ја харисуве...] харисала, биндисала ф-тија попови јудаји* [ТГев(52)]; ~ *мори, југријала мисичина пу Сер пол'е, рамно пол'е]*

*пу Јуванови рамни двори, мори, Јувануве вичерале] сирак Јуван не вичере, само гледе горе доле] пу та јасна мисичина и пу темна јублачина* [ТГев(97)]; – во југоисточните говори турското влијание е поизразено што се забележува и во составите во кои именка се јавува како атрибут на друга именка, без придавско образување, сп. од контекстот: **југријала мисичина пу Сер пол'е** (наместо 'пу Серско поле') ~ *кираџијте* како и *арабаџијте* (тие што вршат превоз) одвечер се договараат кога наутро ќе тргнат: *укулу зори, прад зори, зора ка ки удре, Нишајне* (име на група ѕвезди) *кога ки зајдат, Квачка кога ки угреје* [ТГев(422)]; ~ *лигнах да спијам доцкана, кога* **квачка** (име на соѕвездие) *бише угријала* [ТГев(11)]; или: ~ *кога станаме мисичинта не бише угријала* [ТГев(17)]; – и воопшто кај постарите луѓе времето многу често се мери не со часовник туку со природните знаци: *ка́ усамна́ на нидéлта̄, Марíа Мағ... и Марíа Ис... та̄рғува́ле миросли́во ба́лсам да о́да̄т да ғу ма́жа̄т. И но́ғо ра́но на та̄а нидéл'а уті́шле на ғро́бот, ка уғрија́ слӑнцита̄у* [MV,K(255)] – во контекстот се забележува проширена употреба на предлогот **на** наместо 'во': *ра́но на та̄а нидéл'а*; 2. fig. 'кога некој настан ќе донесе радост, спокојство' ~ *ај-мо́ре, глéт-си-ќéјфо, ка́-ј Го́спо нé-ј ні́кyj, нé зна́а чувéк уд-дéк ќо*(< ќе го)-*угрéе* [ПК,2(180)]; ~ *лју́ди шо си нао́ѓат на темні́ца видéле гулéм ві́дело, и ті́и шо седéле уф сéлото, и умрéнити ду́ши, угриа́ ві́делот на ні́х. И то́га зафатí Исус да кажу́ва* [MV,K(309)]; **нé-сум слӑ́нце дӑ-угрéм** (= не можам на сите да им угодам) [ПК,2(181)].

**угрево слӑнце** n 'страната од каде што изгрева сонцето, исток' ~ *и тојнака право каза на мечката: "ки ида каде угрево слӑнце да терам кӑсмeтут". Мечката му вели: "ти са мол'а, кога ки идиш на слӑнџето, да питаш и за меника"* [V,PM(99)]; с. Постол се наоѓа *на иден рид шо јаваш-јаваш се чина понисук ут кӑда-ј селто да на долу. На угри-слӑнца и на зајди-слӑнца има цел ред ридишта и долишта шо се свӑршуват уд една страна су вардарцкото поле, ут друга страна су Слајнцата* – топ. [МЕ,Р(70)].

**угријвајне** n 'времето кога се појавува сонцето, ѕвездата, месечината' – *кираџијте* како и *арабаџијте* (тие што вршат превоз) одвечер се догавараат кога наутро ќе тргнат: *укулу зори, прад зори, зора ка ки удре, нишајне* (име на соѕвездие) *кога ки зајдат; прад сл'нце угријвајне* [ТГев(422)].

**угрӑздӑвéјн** adj 'тој што има зарипнат глас'; го викаат уште и: **гӑрлéсин** [ПК,2(36)]

**угуво́ре*** pf 'прозбори' ~ *ричé Го́спот на Ученíците нéгови: Да си чу́ати ут сфéтут, о́ти ки крéнат рӑците наврӑз ва́с, ки ви но́сат на ца́рови и на бéзитц за́рди мо́јто íми. Илим ві́и да си сто́ити на у́мут о́ти ја́с ки ви да́дам у́ста и софíа, шо нé ки мо́жат да ви угуво́рат* [MV,K(317)]; ~ *устана́ла тéшка Елисавéт жéна му, и сӑ скрíшши са́ма пéт мéсеци. И му дујдéл врéмиту на Елисавéт да сӑ ро́ди, и сӑ ро́ди дéти. И слуша́ле иникато́ри шо седéле на та́ ку́ќа и сака́ле да му ка́жат на та́тко-му-то íми Заха́риа. И угуворíла ма́јка му и ричé: Ні́м, туку́ Јоа́н ки си ка́жи íмиту* [MV,K(321)]. Во зам. форма **иникато́ри** (= некои

други) е засведочен архаизам, што во досегашните истражувања на југоисточните говори го немаме сретнато, но затоа присутен и во западните и во источните словенски јазици, сп. чеш. **jiný** со првично значење 'еден', а подоцна 'некој друг' + рус. **kotorый** 'кој'; ~ *си мо́лиши на не́го ем ве́лиши: Афе́ндо, де́тито ми ле́жи уф ку́ката фате́н, и но́го сă мӑ́чи те́шко. И ве́ли Исус на не́го: Ја́с ка́ ки до́м ки гу леку́вам. И угуво́ри јузбаши́јата, да риче́: Афе́ндо, не́ сąм вре́дин да ми до́јдиш* (пишува: "да му дојдиш") *уф стре́ата; туку́ са́л да ре́чиш, и де́тито ки ми сă лику́ва* [MV,K(264)]; ~ *то́га му сą вąрна́ Исус, угуво́ри, да му а риче́ на не́а: А же́на, но́го и гуле́ма ти и ве́рата тфо́а, кату́ ка́к а милу́ваш, да ти са чи́ни. И сă лекува́ ни́њата ке́рка на то́а ча́с* [M,VK(272)] – во контекстот вокативната конструкција се изразува со номинатив: **риче́ на не́а: А же́на, но́го и гуле́ма ти и ве́рата тфо́а** (в. **удгуворе**).

**угуди (са)** pf 'се згоди' ~ *му дујде́ вре́митo да фле́зи уф проскомиди́ата кату́ как има́л аде́т накри Бо́га; на саа́тут на проскомиди́ата, сă угуди́ да тимиати́са, ка́ фле́гąл на Господи́ново валта́р* [MV,K(321)]; ~ *секој шо има удена ут Солун за Пазар, Воден или Битолја, или па уд вија трита градишта за Солун, токмо на четăрдесит километра на зајди-сланца ут Солун са наоѓа истум до друмут иден гулем извур; тука да се угода чувек на некој делник-ден, ки вида ногу жени* [ME,P(68)].

**угури́на** f 'високо место, угорница' ~ *му-ве́ле: "Ја́ска гăздăрı́цăта ă но́сăм и у ме́ут и́ма, и ја́с, три́читири ду́ши снă, а ти́, ду́ша идна́ "че́кăј-мă" ви́кăш. Пу́лиш ја́с ко́лку то́вăр и́мăм, а ме́стуто – угури́на". А чо́икут му-ве́ле: "Же́но, у́рви сă, ва́а угури́нта дă-пуми́ниме, па се́тне па́ ќи-сă-ска́чиш"* [ДК,Ран(138)].

**уд** praep 1.'укажува на почетен момент од нешто' ~ *нă-лиси́цăта и́ сă-прăјăде́ли ри́би. Лигна́ла нă-адин дру́м и сă-чини́ла са́нким у́мрăна. Пу-то́ дру́м вăрве́ли уд-вре́ме нă-вре́ме пăзăрџи́* [ВКук(285)]; 2. предлогот уд – се јавува наместо предлозите: **'до'** ~ *Апусто́л вујво́да гу-зăгрăди́ме. Ба́м – бу́м. А утипа́ни о́ни ут-се́луто и-извăди́ја. И-свăли́ја до́ле, и-клăде́а нă-кунлу́кут, три́те вујво́ди шо бе́а. По-ăдно́ вре́ме ути-ди́ја и-зăкупа́а нă-ăдно́ енде́к ут-гро́биштăта* [ВЕв(298)]; ~ *на т̄о́а вре́ми, и́ди Исус на г̄ра́да Сам... бли́зо ут̄ се́лот̄о шо му даде́ Ја́ков на Јо́сиф на си́н му. Да т̄а́му бе́ши Јако́вува буна́рот̄* [MV,K (256)]; **'на'** ~ *ка́ си ути́ди ви́ки о́н, то́а шо бе́ши зе́л пе́ти карагро́шови, и рабути́ су ни́х, и чини́ ќа́р о́шти пе́т карагро́шови. И то́ шо а зе́ две́ти, и о́н така́, и чини́ ќа́р о́шти две́. То́ шо а зе́ идно́то ути́ди да купа́ на зе́мњата, и гу скри́ зла́тоту ут а́гата* [MV,K(270)]; ~ *да ка́к ки изва́ди ви́и о́фци, о́ди о́н понапри; и о́фците о́дат пу не́го, о́ти му-гу зна́јат гла́сут. Илим на чу́з не́ о́дат пу не́гу, туку́ бе́гат ут не́гу, о́ти не гу зна́јат на чу́здуто глас. Да па му риче́ на ни́х Исус: Исти́на, исти́на ве́л'ам на ва́с о́ти ја́-сąм вра́та ут о́фците* [MV,K(318)]; ~ *ка́ флизе́ уф ку́ката, не устави́ ни́кој да фле́зи, туку́ на Петро и на Исус и на Лазар, и на та́тко ут мо́мата и на ма́јка* [MV,K(276)]; ~ *му вел'а́ на ни́х Исус, е́м риче́: Мо́а п̄рика́зна не́ и мо́а, т̄уку́ ут̄ т̄о́ шо*

*ми пуши̅́. Кój са́ка да слу́ши мо́а пуве́л'а, ки разби́ра за прика́зна̅та, у̅де́ка у̅ Го́спо̅, и́лим ја́зе уд у́м сą прика́жувам* [MV,K(256)] – во контекстите предлогот **од** упатува на посесивност, што доскоро се третираше како специфичност за западното нарѐчје, позајмена од балканската јазична алијанса; за ова в. во Историската граматика на Бл. Конески; **'за'** ~ *и сӑти л'у́ди си пича́лиа да сӑ фа́тат ут не́гу, за́што му бе́иш лекуви́т мо́шни и сӑти и леку́ваши. Па о́н си фӑрли́ о́чите на Учени́цити, ве́лиш: Блазе́ му на сирома́сите, о́ти Господи́нова ца́рштина ни́нја* [MV,K(302)]; ~ *са́мо сфе́курут и́мӑше пра́во дӑ-ӑ-сфа́ли ниве́стӑта. Ќи-ӑ-фа́тише уд-рӑ́кӑта и ќи-ӑ-сфа́лише* [ВЕв,Ил(307)]; ~ *а на́шąл иде́н ут измика́рито шо бе́а за́ино су не́го, да му дла́жиши на не́го сто́ груто́ви, да гу фати́ ут гąркл'а́но, ки му уда́ваши, ел му ве́лиши: да ми пла́тиш шо ми длӑ́жиш* [MV,K(268)]; ~ *што им веле ем гуворе:] "Не је била бела Јана] не је била на мен касмет] тук је била на вас девит] на вас дęвит верни псета"] Си фатиле девит псета] кој уд нога кој уд рӑка ] ја нусиле јуф кулиби* [ТГев (202)]; **'по'** ~ *н'ӑ́куј вр'ӑ́м'ӑ́ има́лу иди́н ца́р. То́j нӑ́мąл тајфа́ и за ту́с че́сту с'ӑ́ мо́лил нą-Го́спод'ą дą-му-дąде́ бąри-идна́ мо́мичкą. Ут-мӑ́рą се́тн'ӑ́ душе́л иди́н плимąти́к* [ВБог,Нег(339)]; **'со'** ~ *идно́ вр'ӑ́ме та́тко-ми има́ш'и х'ил'а́да ко́ш'ови пч'е́ли. Вич'уро́т и врӑзова́ш'и на-ја́слата ут-капи́страта и ра́нąто и пу́ш'таш'и* [ВБог,Бал(344)]; **'низ'** ~ *и́стина, и́стина ве́лам на ва́с, то́а што не́ фле́ва ут вра́та уф ма́ндрата* (бачилото) *о́фчка, туку́ сӑ качу́а пу парди́ити, то́а арами́а и батакчи́а, и́лим то́с шо фле́ва ут вра́та то и офча́р на о́фцити* [MV,K(318)]; **'по'** ~ *уд неколку гудини да нанака и ангаријата за пӑтиштата като коа са сиче* (престана), *и ако оша жива сӑл уф оша полош калап* (начин) [МЕ,Р(74)]; 3. изр.: **уд-во́нка паждине** 'се кажува за тој што има епилепсија' ~ *то́о уд-во́нка пąждине, зąто́о гу-вӑрна́а уд-вујниклӑ́к* [ПК,2(119)]; **ут-кӑсме́то си-бе́ге** (= не се труди да ја "грабне" срећата) ~ *мӑ́ж-се зӑ-̅то́о ерге́н мӑр, у̅-кӑсме́̅о ним си бе́ги* [ПК,2(207)]; **ут-кӑ́д гӑ́зо дą-си-пу́книш** (= ме нервира, лошо се однесува) [ПК,2(207)]; **ут-пиле́ни** (= се кажува за некого, што носи извесни особини уште од мал) ~ *у̅-̅иле́ни сą-̅ле́јше о́̅ не́-ќ-си ̅рӑко́̅цӑн* (добар, успешен) [ПК,2(207)].

**уда́ве (сӑ)** pf 1.'кога на некое живо суштество (човек или животно) органите за дишење ќе му бидат силно притиснати, односно ќе се најдат под вода и тој ќе престане да живее' ~ *и му ве́ле: "Фле́зи по́нӑстриди́, о́ти та́м и́ма по́гуле́ми ри́би". Ќу́по сӑ-нӑпӑлни́л сус-во́да и фӑти́л дӑ-гу-те́гле вӑ́лко сѐ по́дӑл-бо́ко. И вӑ́лко а́-а дӑ-с-уда́ва, а́ма те́гле дӑ-те́гле* [ВКук(286)]; ~ *и тигл'а́јки ќу́п му-сӑ-скина́ па́шкӑта* (погрешно во текстот пишува: 'пӑшкӑта'). *Излизе́ уд-во́-та и сӑ-спугна́ пу-лиси́цта дӑ-ӑ-фа́те и дӑ-ӑ-уда́ве, оти гу-излӑжа́* [ВКук(286)]; ~ *Вӑ́л-ко чтӑја́ки о́ти но́гӑта јӑ-фӑти́л, сӑ-упна́л те́гле, те́гле и ќу́п! – сӑ-скина́ла жи́лта и вӑ́лко тӑ́нгӑра-мӑ́нгӑра сӑ-тӑркӑл'а́л нӑ-до́ле чак ду-ре́кӑта и еме́н не́ сӑ-удӑви́л* [ВКук(286)]; ~ *а на́шąл иде́н ут измика́рито шо бе́а за́ино су не́го, да му длӑ́жиши на не́го сто́ груто́ви,*

*да гу фати́ ут гаркл'а́но, ки му уда́ваши, ем му ве́лиши: да ми пла́тиш шо ми длắжиш* [MV,K(268)]; ~ *и се́га ца́рут нăре́дил нă-женă-му дă-ă-изва́дăт нă-сре́т се́ло, су-пл'у́нки дă-ă-да́вăт. Дă-гу-бе́ри це́л све́т сѐ у-пл'у́нки дă-ă-уда́вăт ут-стрăмутила́к* [ВЕв,К(293)]; според суеверието, народот **муравините** (сирените) ги замислува како жени што живеат во реките, обично каде што матицата удара во некоја карпа и таму водата прави вртлог и може човек да *са удаве* [ТГев(310)]; 2. 'потоне нешто под вода' ~ *на то́а вре́ми, флизе́ Исус уф идно́ ка́ик, и су не́го удиле и Учини́ците. И уде́ки пу во́дата, ету сă чини́ уф мо́риту но́гу* (голем) *по́трис, дури ка́икут ќи си уда́виши уф да́лгита́* [MV,K(273)]; 3. 'угине растение, се исуши' ~ *да та́му шо се́иши, кој зăрно ут се́мито му падна́ на пắтут и си газа́, и ут не́бито пити́штити гу издо́а. Па дру́гуто падна́ уфстре́т уф трắнити, да ка́к си пураcто́а трắните, гу удави́ле* [MV,K(273)]; 4. изр.: **ус-пл'у́нки ќи-т-уда́ве** (= се кажува за некој што многу зборува и при тоа гестикулира) ~ *нă-се́г̄де и́ма т̄аквѝ чуве́ци: ка́ ќи-фа́т̄е дă-г̄уво́ре нă-мо́ж да-г̄у-слу́шум ни п̄ă да-г̄у-г̄ле́дум, ус-п̄л'у́нки ќи-т̄-уда́ве* [ПК,2(206)].

**уда́ван*** adj 'убиен со давење' ~ *уфча́ро ко́а гу-виде́л то́а, каза́л о́ти не́ са́мо шо ме́чката избега́ла, ту́ку и ку́что го-снема́ло ус-не́а. Чуве́ко му-кажа́л да не́ се-секи́ре, ту́ку у́тре да-о́дат да-ви́дат де́ка е ме́чката уда́вана* [ВГев,Мир(273)]; ~ *у́трата-де́н тргна́ле да-а- бркат ме́чката. И ства́рно а-најде́ле де́ка ле́же уда́вана, а ку́что жи́во, си-се́де ду-не́а* [ВГ,Мир(273)].

**удаву́ве*** impf – 1. в. **уда́ве** 3. ~ *то́ шо падна́ уф трắнити, ви́и па шо слу́шат, и ут но́гу ѓаво́лцки гајли́ни, и ут зингинлắкут, и ут зе́ф шо и́мат, си удаву́ат, да не а дрắжат ду кра́ј* [MV,K(274)]; 2. 'поплавува' ~ *нашто село га слагат за уд Вардаријата, иако има два саата ду Вардар а пак ду полјта повеке уд иден чирек. Друмут на 10 км. на зајди-слăнца ут Солун прико р. Галик, идна малечка рекичка коа нема дош, ама пу некој пăт шо гу удавува ду Солун и ду морјто* [МЕ,Р(72)].

**уда́(ј)а** f 'просторија, дел од куќата' ~ *Ко-гу-виде́ле ти́а мо́мите му-ре́кле: "Амắн, бра́те, бе́гăј уттýка, ту́кă-ј ла́мјăта... ја́а рăне́та, ăку-ста́не, ќи-тă-изе́де". Во́ јуна́кут пита́л: "Де́ка-ј?" – "Ја́-а та́му у-дру́гта уда́а" – му-ре́кле* [ВВод, Крон(312)]; ~ *о́дăт у-Сắбуцко на-кăди́јта, му-ве́л'ăт: "Кади́, тăка́ и-тăка́, во́ ќу́пут и-по́лн па́ри, та́тку-ни уста́ви кле́тва за-да-н-гу-де́лиш ти́. Ни́е да-си-гу-де́л'не да́-н-са-ска́рне". "Арну", река́л кăдијта. Фăти́л а-пусла́л уда́јта су-кили́ме* [ВМег,Зб(321)]; ~ *и Кулу́ф, дур не угреа́ слắнцето, не излезе́ вăн. Ету дојде́ кади́јскиј чове́к, му ве́ли: "еј Кулу́ф, не гле́даш ли, ча угреа́ слắнцето, да изле́зиш от удајата, спроти пазарлắкот"* [V,PM(11)]; и: **удаја́** ~ *Би́ло до́цкăна и то́ тăр-го́вăцо виде́л де́ка свате́ уф-не́ко кắшича свити́ло, фл'ắзе́л уф-дво́ро и чукна́л на-вра́тта. Оти се́лцка кắшича, сирума́шка, уф-една́ удаја́ си́те спија́ле* [ВДој(277)]; ~ *гу тури́ха и не́гу не́три при жена́та ама у мрắчова; еди́н дру́г да си не гле́дат. И таја причи́на га пра́ват Ту́рците, за да си не гле́дат, та сетни тихи́сова са л'у́бјат. Кату*

*ги затвориха аф тéмна удаја́, вати жената да пла́чи* [V,PM,11]; – во контекстот има уште еден случај за неправилна линеаризација: глаголот и кратката зам. форма се одделени со негацијата: *еди́н дру́г да си не глéдат.*

**уда́јка** f, dem. 'мала просторија' – в. **удајушка** ~ *ус-кóпăјне ќа-чу́кăт чини́чкăта* (пченка). *Чини́чка ќ-óјме дą-чу́кме. Кăрáјанăвта ку́ќа би́ше тăквá: кă ќи-флéјш уф-ку́ќта, нăдéсно и́ма уда́јка (зą-гóсте)* [И,Гг (119)]; ~ *малéчка уда́јка, уф-н'áа си-устáваа шéјвето шо нé-ј кулундри́сат* (употребува) [ПК,2 (58)].

**удајушка** f, dem. – **в. удајче** ~ *и куконата пак ја пож'али да ѝ рекла: "е, донесе го, клад го там при хамамјут, на малката удајушка". И бабата отиде радосна на ч'аршата и фатила един хамал* [V,PM,165]; ~ *та фашт'а нос ѓавол, го клава нетре у един сандăк, го товари на хамалино та го занесе на чилиби Теодораќовата куќа, го остави тамо при одајушката* [V,PM,165].

**удајче** n, dem. – в. **удаа** ~ *карај ме, мамо, јучај ме] как да ја земам Лил'ана] – Карам те, сино, јучам те] мајкина јука не фашкиш] мајкина памет не слушиш!] слези се доло јов јудајче] земај си алтăн јотвурче]* [ТГев(211)]– во текстот го среќаваме моделот позајмен од тур. јазик, кога именка се јавува како атрибут на друга именка, наместо придавка: **земај си алтăн јотвурче** ('алтăн' овде е употребен со значење на 'злато', т.е. имаме синтагма: *злато јотвурче* (наместо 'златно') .

**уда́мна** adv 'кога нешто станало во минатото' ~ *нé-ј-фчира́шин, нé-ј мăлéчук, уда́мна пáмте* [ПК,2 (180)].

**удбере*** pf 1. 'се определи за нешто, му даде преоритет' ~ *Кустадине, гуспудине, сус добри си госте дошал] ки те питам ем распитам:] "Кустадине, гуспудине, за кого си тука дошал? – ] Ак си дошал зą глидајне, мома за арисувајне] гледи, гледи Кустадине, гледи, гледи па удбери"* [ТГев(177)]; ~ *вóа рипну́ве: "Јáс ќ-óм, тáтко, рéкăл, јáс бидéќи, зăшó ќ-óјш ти?" Оде дéк сă-брáла вóјскăта. Оде прáво прă ца́рут, кóјн сáке. Му-рéкле: "Кóј ќи-гу-удбéриш – тóа"* [И,Гг(115)] – во контекстот формата **бидејќи** ја зачувал глаголноста, се јавува во улога на некогашниот партицип: **тáтко, рéкăл, јáс бидéќи, зăшó ќ-óјш ти?**, додека во нормативниот јазик се јавува како причински сврзник; 2. – **(се)** 'се нафати, се најми' ~ *разбулел се дете нежинено] нити жинено, нити армасано] нема никуј који да му носе] који да му носе нешто пунуда] се удбрала мома уд сред-село] мома уд сред-село башта ми тирзијка* [ТГев(158)].

**удби́е*** pf 1. 'отфрли нешто, пр. предлог' ~ *Апустóл вујвóда мукăжá нă-бéзите дă-истéрăт Гéгите, дă-клáăт пăдáре ут-нáште мистúјна. Они му-удбија́* [ВЕв (296)]; 2. изр.: **удби́ја гąјлéто** (= ги остави настрана грижите) ~ *дéц̄ӣа му-ӣурăснáа, áрни му-сă-ӣуг̄удúа, г̄и удуми́ и ӣóо сă-вúке: удби́ја г̄ąјлéӣо* [ПК,2(203)]; ~ *дă-рéчум áска, ги-мăжúх мóмте, гу-жиних сúно и тăкá ги-удбúх гăјлúнта, пруддéх рúпте, нăпăрчúх* (настраних) *кóшо* [ПК,2(189)]; исто: ~ *свăли́ туварó, удбú гąјлúнта, и-жини́ ќéрките* [ПК,2(192)].

**удби́ва*** impf 'прекинува, отфрла некаква навика, во случајот да цица' ~ *и́сто и крáвăта тăкá, тéлето*

*тре́бă дă-гу-пудóјш пăрво, дудéка-ј мăле́чко, пóсле óн ки-ціі́це сáмо. Аку нé сáкăме дă-ціі́це тугáј гу-удбúвăме уд-мáјкăта* [ПДој,Ник(156)].

**удвѝва*** impf 'одвиткува' ~ *и ка ки-дóјде у-тóплуто врéме укулу-Велíгдин, ки-пóчне тó дạ-сạ-рóе, и ки-си-гу удвúвиш ка ки-úма пл'ускáни сéмијна* [ВМ,Стр(317)].

**удвѝе** pf – в. **удвѝва** ~ *"Јáс ă-извáду вá: змúјăта уд-óгнут; и ă-пýшти* (пишува: 'пишти' ?) *гáгăта и пу-гáгăта, ми-сă-сфú нă-тилут, óкуто сáка дă-ми-гу-извáе. Дáли у-прáво е?" Лисúцта му-вéле: "Јáс мóжăм дă-сýдăм, áма дă-сă-удвúе ут-тúлут"* [ВКај,Бош(325)].

**удвичéрта** adv 'навечер, приквечер' ~ *имáло ину-врéме ину-стáр, инăстáра. Тúе нимáле дéца. Рăнéле инăбúшка. Е, удвичéрта стáрут му-рéкăл: "Утре ќ-ă-зăкóлиме бúшкăта. И јáс ќ-óдăм зă-дăрва, ти ќ-óјш зă-вóда"* [ДК,Дур(145)].

**удвăди** adv 'одовде'~ *Слạјнцата* (топ.) *узгора ут друмут ного-ј помалечка ут та шо ја уздолу уд друмут. Зарди шо му-ј парталут* (носија, облека) *на пустулејна* (жители на с. Постол) *иден* (ист, еднаков) *су куфалцќут и на друјсте села удвăда, нашто село га слагат за уд Вардарцијата* [МЕ,Р(72)].

**удвăрти** pf 'усмери, приклони' ~ *да ки бúди на тéбе рáдус голéм и шạнлăк; и нóго л'ýди на родéнито ки си радýват. Оти ки сạ чúни голéм кри Бóга; и вúну и ракúц да нé пúи, и ки му дóјди Сфéти Дýх óшти уф сăрцито мáјка му. И нóгу синóви Израúлцки ки утвăрти кри Гóсподин Бóг нúњо* [M,VK(321)] ~ *да му рịчé на нéгу Áнгелот: Нúм сă плáши Заарúн, зáшто твóјото мóлба сă чý на Гóспот, и твóјта жéна Елисавéт ки си рóди дéти на тéбе ... и ут Сфéти Дýх ки си зéви дáрут што-ј уф сăрцито бидéки на мáјка му. И нóгу ут Израúлцки сúнови ки удвăрти кăд Гóспот Бóга Нáша* [M,VK(272)] – во контекстот се забележуваат неколку граматички посебности: прво, зачувано партиципско значење на гл. форма **бидеки** (за ова в. во заглавната единица **удбере**) – *óшти уф сăрцито бидéки на мáјка му*, натаму нефункционалност на категоријата род – именката во женски а заменката во среден род: *твóјото мóлба сă чý на Гóспот*; во односнава реченица има проширена употреба на предлогот **на**, наместо 'од'.

**удгọвóруве** impf – в. **удгувóре** ~ *пóпо пá гọ-пúте нạ-јáгăнто: "Јáгнăнце, бéгнăнце, шо правú вáадан?" Јáгăнто удгọвóруве: "Цéл дéн пọ-сýј рúдиита сýј гăргăлéнки сăм тăркạл'увáл"* [ВКук,Пат(285)]; ~ *кá уддéл, ни-кóжа úма, ни-пáри úма. "А-бе, ричéл, дека-ј кóжта? Дă-ма: плáтиие, шо сáкиш ин прáви, дéка гă-пушти́, гă-пушти́, на:* (< не ја)-*тéрум, áма дă-ма:-плáтиие!". Дăрво удгувóруве ли, дăрво, нé удгувóруве* [ПКук,Ник(161)]; ~ *óна нóго истрáаве, нé удгувóруве áк нé-ј прăкúпе* (ако не ја премине границата на трпението) [ПК,2(53)]; ~ *дóд-Рáјна-ј вăрѕана врéјка* (така се кажува за оној што знае да чува тајни), *не удгувóруве* [ПК,2(156)]; и: **удгувóрва** ~ *му-вéле кýчито нăпéтлут: "Мóре пéтел, бéгăј! Ак тă-фáтăм кумáти ќи-тă-нăпрáм". – "Зашó?", му вéле пéтлут. – "Нé знáјш óти гáздăта ќи-ни-ýмре? Ќи-му-кáже шу-знáе éзик и ќ-ýмре". Пéтлут му-удгувóрва: "Зúл'аф-е, зă-тó. Јáс читирдéсит úмăм, сăте су-úнă-слáмка и лăжăм"* [ДК,Ран (138)].

**удгóре** adv 1. 'одозгора, просторно' ~ *ричéл: "А бé та· крýша здрéла, кáк дă-нăбéрăме? Jácка, ричéл, ки-сă-кáчум удгóре, ќа·* (< ќе jа) *трéсум крýшта, áмă дă-вă-извăрзум, рăчéл дă нé-мă-устáвăте"* [ПКук,Ник(157)]; ~ *сă-кáчфа тó, дрăсе. Тугáj инă-мéчка грéде удна́ка. Крúвjут кă-вúжва мéчкăта, тăн-гăн, тăн-гăн, пулéка, пулéка сă-пикнýва у-инă-кăпúна. А слéпjут шó знá? Тóа слýша удгóре шу-млáска мéчкăта, шу-jáде крýши* [ВКаj,Тр(274)]; и: **узгóре** ~ *"Кă-рикóме? Кóа ќи-сă-сфáл'ăм jác тугáj ќи-jájме двéте зájно". Мéчкăта рăзбúра?! Си-jáде пáк. Сă-нăл'ýти слéпjут и ут-крýша нă-мéчкăта узгóре му-сă-фăрл'а* [ВКаj,Тр(324)]; односно **узгóри** ~ *ричé Гóспот на нéговити Ученúци: Вúи сте вúдело уф л'ýдите. Не мóжи да сă-скрúи грáдут шо и узгóри уф планúна, ниту кандúлут, кá ки гу запáлат нé гу клáват пут сфитúлуту* [М,VК(272)]; 2. 'нешто повеќе од обичното' ~ *то· мăлéчкуто викáл: "Дă-знá· то· шо му-искăрá óчите, дă-óде нă-та· вójчкăта, имáло нéко· вóда тáмо, дă-с-измú· óчите, ки-му-пуглéднăт. Пóсле дă-зéме ут-та· вóда, цáрувута кéрка-j кéл'ува, дă-нóсе – лéкуве ут-сéкăде бăркăт, нă-мóжăт да·* (< да jа) *изл'ăкýвăт – дă-му-нóсе, ки-сă-излéче и пáри ки-му-да·* (< даде) *óште удгóре цáро* [ПДоj,Ник(166)] – во контекстот имаме двојна определба: присуство на показна заменка и членска морфема кај именката: **то· мăлéчкуто… та· вójчкăта.**

**удгувóре*** pf 'прозбори во врска со кажаното од соговорникот' ~ *óдат и на-ó·рто нájубува тá· мóма. И рачéл на-пубрáтимто: "Тá· мóма, вá· вéчар да·-зéмум нúшчо нé сáкум". Пубрáтимо му-удгувурúл: "Тú тăргóвац, тá· сéлцка мóма, нájалчáк, на-гувадáр еj, кáк ќа·-зéмиш?"* [ВДоj(277)]; ~ *тúă удде́ле, трýjцăта брáтă, прă-нéкуj гáзди, прă-нéкуj тăкóвă тáлка Ка́ удгувурúле, дилéк ка́ си кăжáле мăките, шо рăбутúле, кáк прăвúле...* [ПДоj,Ник(159)]; ~ *пóпут му-вéли нă-дéjтто: "Кáжи-ми сúнко, шó-j тó· ѕúнгăр – вúнгăр?" Тóгăj дéjтто му-удгувурúл и му-вéли нă-пóпут: "Дéдо пóпе, прóсти-ми áма тó· нé-j нúшчо, ѕúнгăр – вúнгăр ќи-си кáжи кóга нéкои синџúри и-џингóрăме у рăка"* [ВЕв,К(293)]; ~ *Тá мájкă-му нă-тúа пилúшча... óде и-му-вéле: "Шó сáкăш дă-тă-пудáрум шó ми-уткинá чéăта". – "Еj-ми, ăку сáкăш, jác-сум ут-фил'áн мéсту, ут-гóрнăта зéмна; сáкăм дă-сă-вăрнăм, дáли ќи-мóже дă-мă-извáдиш гóре". – "Дá" – удгувурúл пúл'ту* [ВВод,Крон(312)].

**удгувóрин** adj 'тој што управува со некоја работа, како и со луѓето што се ангажирани' ~ *сáм си-прáве лóшо, тóо шо сă-кáре ус-нéкуj шо мó-j-удгувóрин, шо мó-j дă-рéчум дирéктур, или нéкуj дрýк шó-j пó-гулéм уд-нéго* [ПК,2(194)].

**удгудúна** adv 'идната година' ~ *Пá гу-зúме, пá флéве у-бунáро. "Уд-гудúна, бáбо пá ќи-дójш". Дрýгата гудúна бáбăта пá дуjдéла, áма тó уддóлце му-рăчéл: "Дă нé кăжýвиш óти знájш"* [ВК,Пл(291)]; ~ *ка ки дојше летто ми пеише* (зборуваше): *ами јас коа ки си ом* (одам) *дома. Тогај јас на него се кăндисувих да не бера гајле: нека пучека оша ва гудина, да утгудина, ако бијме здрави-ј живи и него ки гу зем на Постол* [МЕ,Р(68)].

**уддéва*** impf 1. 'доживува, поднесува консеквенции, непријатности' ~

*нă-тáа вáита мóма нóго ú-мéле вудни́цăта* (многу зборува, клевети), *áма ќи-с-јуддéве, да нé-ве-ј-кри́во*; 2. изр.: **атувуто сă-риткăт, мăгăринта уддевăт** (= коњите се клоцаат, удираат, а магарињата страдаат'; или: силните и богатите си подметнуваат непријатности, бедните, слабите страдаат [ПДој(137)].

**уддéг** adv – в. **уддéка** 1. ~ *тýка лóј, тáму лóј, нéма. – "Јá, па у-ти́а вулóјте, му-вéле, áк нé-гу изидóа дă-ви́ш!". Одăт, áјде гу-зéва нáј-áрнуто вóл. Трăгнýва па лиси́цăта. Оде, гу-нăóжџа вăлкут. – "Еее, уддéг гу-кăзăнди́са вá тăкфó имáјне?"* [ДК,Лип(117)]; ~ *бýка-ј на вудни́цта, удéк испáѓе вóота и удúре на чáргут* (воденичното коло) [ПК,2(25)].

**уддéка** 1. adv 'откаде' ~ *тамáм си-уддéле дóма, кути́ млáди си л'ăгнáле, зéла тá· да-с-сублéче. Он и рачéл: "Тú úмш нишáн, уддéка тé-ј то· нишáн"* [ВД,Д(278)]; ~ *на нéго ни́а гу знáими уп̄дéка-ј, и Христ̄ос кóга ки дóјди, нéкуј нé гу знáи удéка-ј* [MV,K(256)]; ~ *вó урáчут извăди́л ăднá- брáздă, дигнáл рáлту, вăрнáл волóвте нă-дрýгăтă стрáнă, димéк нă-тá стрáнă, утдéкă зăфăти́л пăрвнăта брáздă, и зăурáл дрýгă брáздă* [ВВод(309)]; и: **удéка** ~ *дýри сă чуди́ле óни, и вел'áле: Удéка сă нáшăл на нéгу тóлку софи́а и тóлко стрáшно. Нé-ј вóа на мејмáрот си́н? Нé-ј мáјка му шо а вéлат Мари́а* [MV,K (256)]; ~ *и рéкла: Блажéна ти на жéнити, и благослóвин сéмито уф твóа сăрци. И удéга вó на мéни, да дóјди Господи́ното му мáјка на мéне? Ету кá ми дујдé глáсот у-тфóј рáдус на ýшити ми. И блажéна шо верувáла, óти сéга ви́ки ки сă свăршат* [MV,K(301)]; 2. praep 'покрај' ~ *Излизé уд-вóта и сă-спугнá пу-лиси́цта дă-ă-фáте и дă-ă-удáве, оти гу-излăжá. Лиси́цта дрýм! Бéге ли, бéге, вăлко пу-нé·, áма óна пóскóро бéге. Бигáјки пуминá уддéка ăдна вудени́ца* [ВК(286)].

**уд(д)еле*** pf 1. 'подари, даде'; сп. опис на утринската молитва на еден верник: – во минатото, наутро кога станува домаќинот се крсти и го споменува Бога со овие зборови: *"Господи Боже, и Свита Трујцо никуј* (наместо: 'некој') *касмет да повелш, да ни уделиш, дечка да си ранум, виргија да си плаќум, уф село да не са страмувум, душмајне да не сретум ни уф пăт ни дома"* [ТГев(306)] – во контекстот предлогот **'уф'** се јавува наместо 'на': **да не сретум ни уф пăт**; од истава регија уште еден благослов: *"Господи Боже и Свита Бугуројцо, Свити Три Владици, Свити Андоне и Свити Димитре, куту на сите братја и на мене удилејте здраве и касмет, сите дома да бидат здрави живи и как милувате така нека биде"* [ТГев(306)]; 2. 'кога ќе се разруши компактноста, односно се сруши заедништвото' ~ *бăшкăлăк* (одделно) *живéат, сă-уддили́ли адúн уд-адúн* [ПК,2(29)]; ~ *царјут го викна дјатенто, хем мо вели: "ету, ако можиш това жито на един ден да го уделиш, секој зăрно по зăрно, и куп пшеницата башка и чуменат башка, можиш за господар твој да земиш мојта мома"* [V,PM(157)] – како што е познато во долновардарските говори неакцентираните вокали се реализираат неинтензивно, најчесто се редуцираат (пр. **о > у**), во случајот има обратна редукција (од истите причини), кратката заменска форма **му** се јавува како 'мо':

**хем мо вели**; втора посебност во контекстот е нерегуларната употреба на предлозите – проширена употреба на ’на’ наместо ’во’, кога упатува на внатрешност: **това жито на един ден да го уделиш**; сп. пример од народниот фолклор: девојчињата се договараат за празникот *Св. Лазар* која ќе биде *танчарка*, а која последна; при тоа се колнат дека ќе се држат до договореното – **танчарката** ќе земе парче леб со него ќе ги дотакне очите (и едното и другото) и ќе рече: *"На! Леб бакнувум и воја леб очи да ми фате, ќорува да одум ако правум инле и ако са уддел'ум уд вас"* [ТГев(44)]; 3. ’стави на друго место, односно стори две или повеќе работи да не бидат заедно’ ~ *му туриха три оки пикмез, три оки мет, три оки катран на една тапсја, и тојнака зема и две тапсја друга, и тури на вогино перото от челите, и дојдоха млогу чели и фатиха, на три саата от гори гу удбераха башка пикмезу, башка медот* [V,PM,97]: ~ *пули́ца и́ма и нă-бо́нруќо* (јаремот). *Ус-же́гăл'те ка́-ќ сă-уддé́л'ăт гла́фте нă-дуби́цте, то: сă-пули́ци* [ПК,2(92)].

**уд(д)елин** adj ’доделен, наменет’ – сп. верување: на празникот *Тодурува сăбута*, кога ќе падне мрак, девојката што очекува да се мажи три пати ќе го скокне потокот зборувајќи *"Који ми е пусакник, и који ми е удилен, нека дојдеваја вечар да заједно пуминиме* (погрешно пишува: 'пуминимо') *праку воја мост"* [ТГев(45)].

**уд(д)ел'уве** impf – в. **уд(д)еле** – кога таткото на девојката ја испраќа за во новиот дом, кај мажот, ги отвора сандуците во кои ќе се стават алиштата и ќе фрли внатре малку пари, малку овошје и *бубаќерно семе* и при тоа ќе рече: *"Што ти правиме, што ти купуваме, колко мужеме, алал ти чинувме, ти прустујеме* (ти подаруваме), *и сус здраве и касмет да си ја носиш и скапиш"* (искинеш). Кога таткото тоа го зборува се мисли дека тој веќе ќерката *ја таксуве и удел'уве уд дома* и поради тоа блиските роднини, особено женските ќе почнат да плачат [ТГев(167)]; ~ *"Кустадине, мили сино! Много ми си малечук сино. Не си, сино, јоште сам за пăт да јодиш! Кој ки ми те гледе, који ки ми те чуве? Мајка да знајше, Кустадине уф пазви ки те скријше. Уд неја* (од себе, од мене) *не та удделувише"* [ТГев(263)].

**уддиличе́ве** impf ’се оттргнува, оди подалеку’ ~ *о́ни сја: нé гă-искáрăт ут-ко́лта – то: пи́ле шо пéјше дă-нé-сă-чи́не нéшто. Ма́јк-ин уд-дéла дă-нăпăлне, а́ма чéшмăта уддиличéве, нé мужéла д-óде ду-чéшмăта, бéгă чéшмăта уд-нéă* [ПДој(164)].

**уддо́л** adv – в. **уддо́ле** ~ *о-пуштúл, то: кáмăно уд-дáл нă-дáл, уд-дáл нă-дáл. Ти́ă шо би́ле уддо́л, прăмăтáрто, уддувáле нă-пăзáр, о́ни ричéле ди-ј-трăси уд-гóре и избăгáле. Устăви́ле си́чко тáмка* [ПДој,Ник(162)]; ~ *ри́бник-крáшник сă-прáве ус-кóри шó-ј сýкăт жéнте. Адна кóра сă-клáве уддо́л нă-типци́та. Нă-стрé-ди сă-клáве у́буво испăржăн круми́т ус-со́л, пипéр и мăгдăно́с, а врăс нéго сă-рéдăт ри́јпте и сă-клáве дă-сă-пéче* [ПК,2(97)].

**уддо́ле** adv ‘одоздола’ ~ *Ки сă-искóве уддо́ле души́ме и по́сле нă-ќуши́нта ки сă пýшчăт нăгóре дăрва и сă-нăпрáве кути кăшичка. Ка́ ке: чăти́сиш ус-чити́ри ќушéта, сă-*

*пукри́ве су-трӑска* [ПДој(127)] – опис: како се прават рибарските колиби, внатре во водите на Дојранското Езеро; и: **уддо́ло** ~ *и зима́ле, а-дигна́ле; не́ли бо́жа пувили́и, шу-ве́л'ӑт, а-прӑпӑрчи́ле пло́чӑта, испӑдна́ло сѐ зла́то уддо́ло* [ПДој(150)], односно: **уѕдо́ло** ~ *сӑ-грӑбну́вӑт с Јарӑм-Минӑре́то – Јарӑм-Минӑре́то – уѕдо́ло. Во́а му-кӑжу́ве: "Ја́с сум, ни́м сӑ-бо́ј!", а́ма па́ гу-дӑрже уѕдо́ло* [И;Гг(115)].

**уддо́лще** adv – в. **уддо́ле** ~ *па́ гу- зи́ме то́ "Ох". Па́ гу-зи́ме, па́ фле́ве у-буна́ро. "Удгуди́на, ба́бо па́ ќи-до́јш". Дру́гата гуди́на ба́бӑта па́ дујде́ла, а́ма то́ уддо́лще му-рӑче́л: "Дӑ не́ кӑжу́виш о́ти зна́јш"* [ВК,Пл(286)] – во контекстот среќаваме проширена употреба на кратката заменска форма за дативен предмет **му** од машки во функција на женски род: **ба́бӑта па дујде́ла, ама то́ уддолще му-рӑче́л** (наместо *'ѝ-рӑче́л'*).

**удду́ве*** impf 'оди' ~ *о-пушти́л, то: ка́мӑно уд-да́л нӑ-да́л, уд-да́л нӑ-да́л. Ти́ӑ шо би́ле уддо́л, прӑмӑта́рто, уддува́ле нӑ-пӑза́р, о́ни риче́ле ди-ј-трӑси уд-го́ре и избӑга́ле. Устӑви́ле си́чко та́мка* [ПДој,Ник(162)].

**уде*** impf 'критикува некого' – онаа девојка која не е внимателна кон постарите се третира за невоспитана, ја именуваат како *гулимичува*, ја оговараат и ја земаат за лош пример и на сите страни ја *удат* [ТГев (266)]; ~ *но́го гӑ-у́дӑт мо́мӑта* (= ја оговараат) [ПДој(116)].

**удеве** adv 'пред малку, преќеска' – овој прилог освен во Кукушко го имаме запишано и во Дојранско [ПК,2(13)]. Акад. Н. Толстој за нашите примери бара, и наоѓа соодветствија во рус. јазик; тој запишал – на кукушкото: **уде́ве (би́ше ту́ка)** соодветствува руското **давеча**, стсл. давѣ; ~ *шо́ бурави́те* (што баравте, што се маткавте) *уде́ва уф-дика́но?* [ПК,2(26)].

**уде́ре*** pf 1.'со помош на нож симне кожа од телото на животно' ~ *куби́лата има́ла две́ жрја́пчинта: едното гу зема́ ара́пинот, дру́гото гу зема́ бишка́ринот. Тога́с само-ви́лата му ве́ли на бишка́ринот: "ти́нака да зе́миш една́ кра́ва јалови́ца, да га зако́лиш, да га уде́риш, кожа́та и да га чи́ниш еди́н ме́х"* [V,РМ,117]; ~ *"Еј-ми, ӑку са́кӑш, ја́с-сум ут-фил'а́н ме́сту, ут-го́рнӑта зе́мна; са́кӑм дӑ-сӑ-вӑрнӑм, да́ли ќи-мо́же дӑ-мӑ-изва́диш го́ре" – "Да́ – удгувури́л пи́л'ту, ќи-тӑ-изва́м, а́ма пӑрвну ќи-на́јдиш ме́су, ӑнӑ-би́вӑл и́ли те́ле, ќи-гу-зӑко́лиш, ќи-гу-уде́риш"* [ВВод,Крон(312)] – нов пример за нарушената конгруенција: субјектот во среден а предикатот (л-фор.) во машки род: **удгувури́л пи́л'ту, ќи-тӑ-изва́м** ; ~ *и то пусто месу беши враговчина, знаиши да вреви и заедноч излезе пот ругозината прет негу. Тојнака, как виде така, стана, заедноч га заколи царјувата мома, га удера и га убеси на чингел'ут* [V,РМ(62)]; ~ *му вели на калугерат: "ами јазика што ки да ида да терам друг калугер? Тебика ти имам хазӑр!" Извади сабјата и гу заколи на калугера, гу удера кожата му* [V,РМ(75)]; 2. изр.: **ко́шта ма-удра́** (= ми зедоа многу пари, прескапо ми наплатија) [ПК,2(150)].

**удерин*** adj 'животно на кое му е симната кожата (во приказните *удерин* може да биде и човекот)' ~ *та́-ј то́рба, а-но́саа уфча́рто. Она-ј ут-ко́жта нӑ-уде́рно ја́гне или ја́ре* [ПК,2(129)].

**удилено** adv 'одделно' ~ *ергејне* (момци) *и моми* (девојки) *спијат удилено* (во иста просторија но секој има своја постела) – се разбира дека ова се однесува на минатото [ТГев (22)].

**удиница** f 'куќарче во која има направа за мелење жито' ~ *кугá умр'ӑ тáтко-му сигá му-дáва на д'ацáта ш'ó да-чи́нат: "кугá ка-ч'ún'иш' млúву да-пóш' на-удини́ца да-милéш' брáш'но на-ќусé дирлинц'и́ да-н'ą милéш' брáш'но"* [ВБог,Бал(343)].

**удúре** impf – 1. в. **удре** ~ *вóа вéле: "Кӑ-пуми́на?" – "Лéпо – вóа вéле – óчите си-и-извáду" Сéа, вéле, ти бáре нóзи úмӑш, здрáфси. Ќи-сӑ-кáчӑм јáс нӑ-тéбе, кóја стрáна су-рӑ́кӑта ќи-тӑ-удúрӑм, тáму ќ-óдиш"* [ВКај,Тр(323)] – во контекстот имаме присуство на лексичкиот архаизам **леп** (= убав), карактеристичен за југозападните говори, пр. костурскиот, во конкретниот случај е забележан прилично на исток, условно речено во централниот егејски дел, во Кајларско; 2. 'погоди' – за добриот ловција се кажува: "*А, и дедо му бише арин лувач!* (или: *авција*). *Дека ки тргнише – там удириише!*" (каде ќе нанишанеше таму погодуваше) [ТГев(385)]; ~ *кӑ-дујдéл нӑ-трéттą гудúнą, тó мáлуту му-рéкӑл: "Јáс ќ-óм, ќи-гу-чýвӑм вá гудúна!" И кӑ-утúшӑл, вó сиднáл, димéк, чикáл. Аднó нӑ-сӑбáјлиту пред-зóри дóилą лáмјӑтą... и вó пáт. Су-тó буздугáнут мӑнýве, удúра* [ВВод, Крон(311)]; 3. 'млаз од вода со брзина допира до нешто' ~ *бýка-ј на вудни́цта, удéк испáѓе вóота и удúре на чáргут* (воденичното коло) [ПК,2(25)]; 4. 'силно пече сонцето' ~ *дéка слӑ́нцуто удúре, пóвичко пéче, а зӑклóнно-ј ут-сéкӑде* [ПДој,Ник(129)] – објаснување за називот **прúпӑк**; 5. изр.: **удúра нáзут** (= дава одговор, противречи) ~ *на тóа врéми, úди Исус ут Галилéа уф Јордáна на Ивáн, да са крӑ́сти уд нéгу. Ивáн па му удúраше нáзут, и му вéлиши: Јáс úмам бóрц да сӑ крӑ́ста ут тéб, и ти úдиш на мéн?* [MV,K(308)].

**удјали*** pf 'кога некоја целост се разложува на составни делови' ~ *еднó врјáме úмаши едúн човéк двé сúнови: едúноју бéши умовúт, дрýгију барлúв. Дојдé врјáме, тáтко им умрјá, рéкоха меѓу нúхка да си удјáлет имáниту* [V,РМ,124].

**удлéву** adv 'од левата страна' ~ *éту кáк: фӑ́рли сувáл'кӑтӑ су-дéснӑтӑ рӑ́ка, стéгни гу-нáпкум кóнцут! А-тӑкá! А сéгӑ фӑ́рли суфáл'кӑтӑ су-лéвӑта рӑ́кӑ удлéву и пá стéгни кóнцут* [ВВод(310)].

**удлýпе*** pf 'отскрие' ~ *кóј о-удлупúл млéкто?; нé вéл'те нéкаа мáчка ќо:-* (< ќе го) *излóке* (испие) [ПК,2 (119)].

**удлýпин*** adj 'откриен' ~ *кóј о-удлупúл млéкто?; зашó сте гу-уставúле тéнцӑрто удлупúно?* [ПК,2(119)].

**удл'утуве** impf 'престанува да се лути' ~ *един гувидар бил ќуптен будала. Него го раниле селски. Вадан ки му даиш ти леп и вичера, утре другут, демек, сус рет. Една застра нешто са нал'утуве, и ка е кинисал да оде сус гуведа, леб не зимуве. Некуј чувек ки пумине пукрај него па ки му рече: "Дубруутро!" Тогиска са удл'утуве* [ТГев(372)].

**удмене** pf 'замени во некаков ангажман' ~ *"Кустадине, мили сино! Мајка ка ки те забраве! Много ми си малечук сино. Не си, сино, јоште сам за пӑт да јодиш! Кој ки ми те гледе, који ки ми те чуве? Кого мајка ки прачеке, ки прачеке, ки*

*дучеке? Који ки удмене татко, који ки удмене мајка?"* [ТГев(263)].

**удместе (сă)*** pf 'се истави' ~ *то дă-ти-бúде дјáул. Гу-зéва нắтре у-дýпкăта, гу-занéси дéтто. Пýле – нéкуј двé-трú чýпи рáјзбуј ткáјăт. Кă-гу-видóа чýпите: "Аууу, тăкфó дете!, гу-приҗăл'áја. Ќ-у-зăгúне, си рикóа, дéтито". Дјáулут тró сă-удмéстăл, пóнáка ут чýпите* [ДК,РАн(140)].

**удмили*** pf 'кога човек ќе престане да сака нешто' ~ *ама ки рече некуј шо зар ногуту удејна на патриата можа му а удмил'а на неа* [МЕ,Р(67)].

**удмóре (сă)** pf 'престане со активности' ~ *нé си нă-кушúа* (натпревар), *сéдни удмóр (се)* [ПК,2(62)]; ~ *д-óјме (да одиме) нă-тáа пулéнта, сă-удмóрме мáлчко* [ПК,2(92)]; ~ *е, кă-дóшăл вóа, вáа му-вéле нă-тúă шу-рăбутáле цéла гудúна: "Дáјте-му дă-јáде нă-чóшкут". Му-дáшле дă-јáде. Вó глáден, слáп… – "Е, тó нă-вóјден нéк-сă удмóре тró, нúкуј дéсет дéна"* [ДК,Ран(133)]; ~ *Тугá, стáро врéме, тăкá имáја – клáпа нă-врáтта. И тáп врáтта, си-óде дóма. Си-пắрвно вичирáле унắтре, димéк си-прăвúле ќéјф цéла вéчер. Нăрáнто: "А бе ѓáýр, му-вéле, а бе кăýрче, зéвај двé лúри и óј-си! Утре нé, ондéн пá дă-дóјш! Дă-сă-удмóрии идну-дéн"* [ДК,Ран(134)].

**удморник** m 'ден за одмор, се римува со *вторник*' [ТГев(478)].

**удмурувајне** n 'починка, одмор' – во полските работи наутро **удмурувајне-то** кратко трае, најдолго е она околу пладне, во најголемата жештина, а попладне исто така *пучинувачките се малечки* [ТГев(21)].

**уднáдруф** adv 'однадвор' ~ *бугáтите уд-дилéку мужéле дă-сă-пýл'ăт пукýјќите шу-бéа и уднáдруф вăрусáни. А уднắтре имáја: тримóј, удáј, чăрдáци, мутлáци, ќирáли, мусáндри и дулáпи* [ДК,Деб(154)].

**уднáка** adv 'од онаму' ~ *сă-кáчфа тó, дрắсе. Тугáј инă-мéчка грéде уднáка. Крúвјут кă-вúжва мéчкăта, тăнгắн, тăн-гắн, пулéка, пулéка сăпикнýва у-инă-кăпúна* [ВКај,Тр(274)] – сп. го лексичкиот архаизам **греде** (= доаѓа, иде) со соодветниот словенечки глагол; ~ *сă-кáчфа слéпјут. Му-вéле: "Јáс ќи-дрắсам – тú ќибéриш. Кóа ќи-сă-сфáл'ăм и јáс, тугáј ќи-јáјме зáјно". Сă-кáчфа тó, дрắсе. Тугáј иднă-мéчка грéде уднáка* [ДК,Ран(136)].

**уднéсе*** pf 1. 'нешто измести од едно на др. место' ~ *Измиќáрчато устáнаве, а гáздата напрéди и тáп у-катрáно прапáжде. Прапáжде и дудéка му-загúне глáвата, ма-зéл измиќáрчато ...и га уднăсéл на-жéна-му* [ВДој,Н(279)]; ~ *кугá ги-исфăрлúла сúте рúби, рипнáла ут-кóлта. Мăтрăпáзо нúшто нé пикăсáл и гинúш-гинúш си-вăрвéл пóнăтăкá пу-пăто. Лисúцта сиги-збрáла фăрл'áнте рúби и си-гиуднисéла дóма, уф-нéјнта дýпка* [ВКук(286)]; ~ *Најтú, ăднá вéчăр вăлците ă-фăтúли лисúцта и óна фăтúла дă-им сă-мóле: "Амáн, устăвéјте-ме, ним мă-утипувáјте, ас кив-уднéсум н-ăдно мéсто и дă-вúте шó ки-вă-гóстум"* [ВКук(287)]; ~ *кá усắмне, óн сă-слéве пулéчка уттипóлта. Тýкă минувáли сăбáјлинта л'ýге и ги зăмóле дă-гу-нóсăт нă-нéко вóда тáмка, шо кăжáл ѓáвулчуто. И они гу-уднéсăт тáмка, то си-измú óчите и пуглéдне, óчите мунúкнăт пáк* [Дој,Ник(166)] – во околината на Дојран, во с. Николич констатиравме дека употребата на свршени глаголи во презент е скоро регуларна (несвојствено за литературниот израз), тоа јасно се

потврдува во следнава реченица (извлечена од објавени материјали): *они гу-удне́сăт та́лка, то: си-изми: о́чите и пугле́дне, о́чите му-ни́кнăт па́к*; 2. 'грабне' – суеверие: последната ноќ пред свадбата младата невеста спие меѓу мајка си и некоја *пу́сестрима*, "за да не се симне *некуј злех и да ја однесе*" [ТГев(173)]; 3. 'постапи' ~ *ка́-ќ сă-удне́сиш ти ус-ме́не, тăка́ ќи-сă-уднесу́вум и а́ска ус-те́бе* [ПК,2 (172)]; 4. изр.: **абер да однесе** (= да соопшти нешто) ~ *ох си киниса грејин Ил'о сус кола да јоде] ох, сус кола да јоде џанум] жито да пурдаве] ох си је стигнал грехин Ил'о јуф града Солуна] ох жито је теслим чини Ил'о и душа си даде] ох, си пуштија, грејин Ил'о абер да однесат* [ТГев...)]; **нă-биси́ло ќи-т-удне́се** ~ *ни кăсăве́т не́-мо-ј* (ниту грижа не му е), *нă-биси́ло ќи-т-удне́се* [ПК,2(183)]; клетва: **во́да до-удне́се** (= да доживее несреќа) [ПК,2(155)].

**удне́син** adj 1.'извлечен, однесен од силен дожд' ~ *сăтјо бирике́т* (род што го дава земјата) *еј-удне́син, по́л'то-ј пу́сто;* 2. fig. 'налудничав' ~ *ус-не́го са́киш да-сă-рăзбе́риш? не́ о-гле́јш ќупте́н еј-удне́син* [ПК,2(119)].

**уднăра́нто** adv 'од утрото' ~ *о́де де́уто зă-дăрва, ба́бăта о́де зă-во́да. Гу-зе́ва рише́тто. Рише́то дăрџе во́да? Ду́пки сѐ ре́т. Пăлне, пăлне уднăра́нто, слăнцито за́јди, ба́бăта о́ше пăлне во́да* [ДК,Лип(116)].

**уднăтре** adv 'одвнатре' ~ *и то́ се́а, уд-мира́к но́гу дă-му-ка́же нă-кра́лут, изле́гăл. Устăву́ва вра́тта утфуре́на. Ууп, изле́гле чу́пăта и де́тто уднăтре. Пу-нико́лку вре́ме кра́лут изле́га на́дру, ко́га пу́ле – де́цăта на́дру* [ДК,Ран(130)]; ~ *буга́тите уд-диле́ку мужéле дă-сă-пу́л'ăт пу-ку́јќите шу-бе́а и удна́друф вăруса́ни. А уднăтре има́ја: тримо́ј, уда́ј, чăрда́ци, мутла́ци, ќира́ли, муса́ндри и дула́пи* [ДК,Деб(154)].

**удо́бре*** pf 'одбере' ~ *мо́мта трăгна́ ме́сто дă-те́ре. Утиде́ сига́ но́го нă-дăле́ко, нă-адна́ рăскрăсница: дă-ка́жиме така́ дă-о́де нă-кăд Со́лун пăт. Удубре́ гу-ме́стто* [ВКук(283)].

**удовица*** f 'жена на која ѝ починал сопругот' ~ *жито ки расне ки пурасне] време ки дојде за жнајне] викај си млади нивести] викај си млади јудувици] викај си Лил'анини друшки] бел'ким Лил'ана ки дојде* [ТГев(211)]; ~ *ка́к си наближи́ ду по́ртата уф гра́дут, е́то иде́н умре́н гу но́сиа на́двор да гу ко́пат, са́л то́а де́те има́ла ма́јка му, е́м и бе́ше о́на удови́ца. Ка́ а виде́ Исус на не́а, и прижал'а́ на не́а, да му ре́кал на не́а: Ни́мо пла́кај* [MV,K(273)] – во контекстот се забележуваат две граматички посебности, првата: во употребата на кратката заменска форма, за дативен предмет за м. род **му** се среќава во функција за женски: **да му ре́кал на не́а** (наместо: *ѝ ре́кал*); второ предлогот **на** во придружба на формата за директен предмет: **а виде́ Исус на не́а**.

**удо́л** adv 'на пониско место, долу' ~ *идно́ врăми и́маши идно́ папу́ле и идна́ ба́ба. Папу́л'то и́маши удо́л у-кăштта-му идно́ дуќа́нче, и́маши и три́ штерќи* [ВЛаг,Ај(338)]; ~ *и мајка му гу зема ухтарјут и гу утнеси на царја. Царјут, кату гу зема ухтарју, виде удол на дното му, најде един алтăн и са почуди* [V,PM(48)]; ~ *оти́доха на́ онова́ ме́сто, просо́то гу тури́ха ту́ка-та́мо и о́лот гу тури́ха на́ една́ стра́на, и дја́тето удо́л о́лот са*

*искрú* [V,PM(121)] – во говорите што се предмет на нашиот интерес, особено кај оние од поисточниот дел, во почетокот на зборот секвенцата **во-** се скратува во 'о-', така во контекстот среќаваме: **блот гу туриха на една страна**, или: **дјатето удол блот**; исто така: **ода** место 'вода', но има и обратни случаи, сп. **вокно** место 'окно', **вочи** место 'очи'.

**удóме (са)*** pf 'создаде семејство' – во селската средина родителите настојуваат синот да се ожени побргу за да добијат снаа, една работна сила повеќе, тие зборуваат: *"Дудек сум на нога и дудека рăци и нози ми држат да гу удомум, па напкум што ки ми даде Госпуд – тоа"* [ТГев(132)]; ~ *дéцūа му-ūурăснáа, áрни му-сă-ūуг̄удúа, г̄и удумú и ūóо сă-вúке: удбúја г̄ајлéūо* [ПК,2(203)]; ~ *да-мăжум óште Рýшка, и óна дă-сă-удóме, мúсл'ум ќи-ми-пáдне кáмин ут-сăрцто* [ПК,2(176)]; ~ *сúте сă-нăридúа, си-удумúа дéцта, нúа сáмо сă-рăспрáвме. Нé-знáм, нú-нă-нéбо, нú-нă-зéмна сум* [ПК,2(182)].

**удомин*** adj 'тој што има создадено семејство' – ако во семејството има три брата и една сетра, од кои едниот не е женет, тогаш не е пожелно да се врши поделба на семејството (на имотот) додека не бидат сите **удомени** [ТГев(291)].

**удран** adj 'суштество на кое му е извадена кожата' ~ *Л'у отиде тамука царјувата мома и кату здигнала очите и, виде аф чингел'ут имаше обесена една мрăша от човек удран, млогу са оплашила и фатила да плачи ризико* [V,PM(62)].

**ÿдре*** pf 1. 'со замавнување нанесе удар' ~ *и-нáпкум куту пóирбáп гу-накáрăве и-нéго да-дýне. Вóа викáл: "Гóстто нé-дýат". Ко-сă-навидéла, а-удрúл ус-сáбјата и двýјцата брáтја испаднáле уд-нéа* [ВГ,Ѓав(274)]; ~ *мă-удри ус-прафта рăка* (= ме удри со десната рака) [ПДој,Пат(131)] – лексемата **прав** со значење 'десен' отсуствува не само од македонскиот литературен јазик, туку и од соседните (српскиот и бугарскиот), а од друга страна се среќава во западните и источните словенски јазици (сп. рус. правый, пол. prawy); ~ *вúј-гу кучéнциту. Гу-викá. Удри-му иднó стáп. Кучéнциту пúп, пúп избигá. Вúкă-а жéнта, ричé. Сéга нéгу гу-слýшăт, не-мóжăт кáк, нé му-ујдисýва, мóра* [ВЕв,Кор(304)]; ~ *вудничáрут сизéл днă-мăстăгáрка и му-отúшăл на-вóлкут и-ýдри су-мăстăгáркăта на-вóлкут и му-скúна пáшкăта ут-тегнáјте* [ВМ,Сар(316)]; 2. 'потера животно' ~ *чинúха едúн нóв ихăр и едúн úмаха: кој добúтук ке да флéзи áф вéткио ихăр да е на умовúтију сúн. Ги удрúха добúциту, фатúха да флéват на вéткио ихăр* [V,PM(124)]; 3. 'падне и допре до нешто' ~ *татку му не беши онова час дома; детету плачаши на дворут и, кату плачаши, отгори пажда един карагрош, му удри на прăстате* [V,PM(12)]; 4. 'нападне со оружје' ~ *на-ýтро, кóга удрú ăртилéријăта, тáтко секăчú гóре, јáс дéтенце бéх, стóих дóле уф-бáхчăта* [ВЕв(297)]; ~ *Тýрците и прăвúја специјáлни лóтки су-укреплéни жилéза тăкá ... осигýрăни зă-дă-ă-ýдрăт кулúбăта. Пред дă-ă-ýдрăт кулúбăта, нă-ѓóлут сус-вóјскăта, удрú ăртилéрија дă-бúе ут-Тулумбáзут, аднó мéсто Тулумбáзут се-вúка* [ВЕв(297)]; ~ *аман тоги што си веле Попуво Јуванче: "Ванѓелино – сајирџијко, моја верна л'убо] земи моја остра*

*сабја, удри на ког сакиш!"] Се излӑжа Ванѓелина, удрила на него] си удрила Ванѓелино, али не го секла* [ТГев(41)]; 5. 'убие, усмрти' ~ *јуф село флегла, бајрак развила[ хајде Јанке за вода да та пуведам[ бајрак развила, пушка фрлила[ пушка фрлила, Турчин јудрила* [ТГев(290)]; ~ *едно време имаши един човек, беши млогу авџиа; кога сакаши да излези на лов, без да удрие нешту не си вӑрнувише на кӑштата му* [V,PM,23] – во контекстот прилогот **млогу** се јавува со значење: 'голем'; 6. – **(се)** 'се повреди' ~ *ві́кме нӑ-де́чкӑта, ка́-ќ сӑ-у́дрӑт, ка́-ќ-фа́тат дӑ-пла́чат, дӑ-ј зӑмо́лчиме ќи-м-ка́жме: "лу́да ко́за – пре́сна ра́на"* [ПК,2(174)]; – *"Е, Мі́цо, чо́рбӑџи, а́рно, бу́јрум цига́ра"– му-да́ва цига́ра нӑ-Мі́цо. И Мі́цо фӑті́ дӑ-кӑжу́ва: "Е, а́га, риче́, ка́ се-удрі́ја ті́ја на́ште, ті́ја ва́ште. Тија ваште раниjа иден уд-наште"* [ВЕв(296)]; 7. 'фрли' ~ *и така уф те́мнуто дојде́ дру́г еди́н чове́к, гу здигна́ от гимі́ата душма́нинот и гу удрі́ не́три аф море́ту* [V,PM,24]; ~ *тога́с то́ј ду́ри ве́ки, га закална́ на мајка му, да га не чини ні́шту, и така́ га удрі́ ја́балката от земја́та, и са чині́ една́ гі́здава дивојка* [V,PM,131]; ~ *от мӑра час сетни и тојнака си разбуди и, кога виде, ча марифет му чиниха, фати после да ги тера и ги прифтаса на пӑтјут. Они удриха топузката на земјата, кал'а са чини висок, али момата са и вӑрнала* [VPM,64]; 8. 'стави нешто' ~ *і́ма чувіі́јчки, ті́а сӑ-дӑрвини клинчі́на, зӑ-ко́вне нӑ-пӑпу́ци, ги-путре́бувaт кундур-џі́јте: "у́дри не́каа чувіі́а нӑ-та́а папу́цта, дӑ-н-зе́е тӑка́"*; 9.'стави печат, потврди' ~ *"До́бро, му-рӑче́л, слу́ши, ја́ тӑка́ нӑ-стра́на, дӑ-извіі́нте, ја́ еди́н та́ткуф печа́т дӑ-т-у́друм нӑ-гӑ́зо, на́-ти една́ шӑка́ пӑрі́"* [ПДој(150)]; ~ *дӑ-ти-у́друм мију́р нӑ-ту́жбӑта* [ПК,2(73)]; ~ *"Бе, та́а-ли-ј рӑбо́тта, зӑ-мо́мӑ сӑ-те́пӑте. Ела, рӑче́л, а́с ки-ти да́м два́ грӑ́ста парі́, са́мо та́тковио мијі́р дӑ-ти-гу-у́друм нӑ-гӑ́зо"* [ПДој(151)]; 10. изр.: **му удрі́ кулені́ч** (= клекна, се поклони) ~ *на то́а вре́ми, дујде́ на Исус иде́н мла́до де́ти, му удрі́ кулені́ч на не́го ем ве́ли: Дида́скале до́бар, шо до́бро да чі́нам, да і́мам живо́т ду ве́ка?* [MV,K(268)]; **м-удрі́ кӑ-ла́јо** *а.* 'го запцу'; *б.* ~ *ва: ве́чӑр ки-м у́дре кӑла́јо, ќо:-зӑле́де* (= ќе замрзне) [[ПДој(137)]; **мисичі́нта удрі́ла** (= месецот силно огреал) ~ *утіі́ди устре́ди у-о́рмӑнут ні́где. – "Урви-сӑ до́лу!", ве́ле. И му-зе́ва фло́ринут. – "Аман, ве́ле, шо́ са́кӑш зе́вӑј, уста́ј-мӑ жі́ва!" Му-гу-зе́ фло́ринут и сӑ-то́кме д-ӑ-зӑко́ле и ва́ мисичі́нта удрі́ла* [ДК,Ран(139)]; **удрі́ да́мка** (= обележи нешто со ставање знак) ~ *Он ин-каж́ал: "Сја́:, ді́ми таква́-ј рабо́тта, ту-варе́јте е́дна камі́ла па́ри. Ќа-ше́тте наі́с се́лто, ко́ј са́ке па́ри да-му-да́јте. Ко: кӑ́ша не́ ки-до́јде да-зе́ме па́ри да:-биле́јште, да-ј-у́дрите да́мка"* [ВДој,Н(279)]; ~ *а́рно ама то́: измика́рчато дуј-де́л. Ка́ виде́л на-вра́тта і́ма да́мка у́дрӑно: "Ах, риче́л, і́ма да́дно пастарма́. Ді́м-је са́мо та́: кӑ́шта биле́жина, і́ма да́дно"* [ВДој,Н(280)]; **удри зора** (= наутро пред да се појави сонцето, пред да се раздени) ~ *(кога станаме) зора бише удрила* [ТГев(17)]; *кираџијте* како и *арабаџијте* (тие што вршат превоз) одвечер се договараат кога наутро ќе тргнат: *укулу зори, прад зори, зора ка ки удре,* **нишајне**

(име на созвездие) *кога ки зајдат* [ТГев(422)]; **гу-удри́ла дăмла́** (= добил излив на крв во мозокот) ~ *не́куј здра́в, пра́в, бидéјќи, ќи-чӯји ӯмрéл, нă-тóо ви́кат: гу-удри́ла дăмла́* [ПК,2(158)]; **му-ӯдре ќутéко** (= го изнатепа) ~ *пучна́л дă-гу-рӯге: "И, и́-бре вика́л, нé вé-ј стра́м, пра́вите мóстуве дă-вăрвăт л'ӯ:то, а-ви́ă курди́сувите фа́ци дă-ги-фа́шитите!" "Мóре, вика́л, а́с тéбе тă-бăрках", и пра́во мӯ-ӯдре ќутéко* [ПДој.Ник(166)]; **удри една метла** (= на брзина исчисти) ~ *па́к са вăрна́ змéју, каза́ на нéја: тӯк та́м да митéш!" И тја́нака фати – тӯка една́ мéтла ӯдри, та́мо една́, са чини́ на мéсто митéну, на мéсто нéмитéну* [V,PM,132]; **удри́ ја́јца нă-ма́слю** (= почна многу да купува, да троши за исхрана) ~ *и́ма ӣакви́ л'ӯде ка́ ќи ви́даӣ ӣóвиќе ӣа́ри, ќи-фа́ӣаӣ дă купӯваӣ нóӣо зă-ја́дне, зă-ӣи́јне, ќи-иза́рџаӣ ӣа́:ӣе, сéӣне ќи-сă ӣéчаӣ нă-слăнџе* [ПК,2(204)]; **ӯдри-му а́јн пердáх** (= искарај го, изнатепај го убаво) ~ *нé слӯше ли? Удри-му а́јн ӣердáх, дă-ви́јш да́л' нé-ќ-ӣе слӯше, ќи-слӯше ӣă и óш ќи-ӣи́ӣе* [ПК,2(204)]; **ӯдри-мо: (< му го)-сатăро** (= биди жесток, уништи го) (**сатăр** 'голем касапски нож') [ПК,2(204)];**ӯдри-мо:-шпи́ртто** (= запали го, изгори го) ~ *си-зạсӣана́л, сă-дӯмиш-ли, сă-дӯмиш, ӯдри-мо:* (< му го) *шӣи́рӣӣо нă-ӣóо ӷурлӯк* (= ѓубре од суви гранчиња, лисја и сл.) [ПК,2(204)]; **ӯдри-му кăлéмут** (= направи сметка) ~ *е сја́а, јạдéме, ӣи́ме, ӯдри-му кạлéмо* (= писалка), *дạ-ви́дме кóлко-ј* [ПК,2(204)]; **удрих един телј** (= испратив телеграма, бидејки во минатото телеграмите се пракале по телефонски жици) ~ *сакајки да му свăршам работа на брат мі јас чиних нает да кинисăм ут тува за милта ми патрида. За то прид кинисувајнето му удрих иден телј: шо права да права поскоро да са најда на Питирбург* [МЕ,Р(67)]; – сп.: *на Питирбург* (наместо 'во Питирбург'); клетва: **дă-тă-ӯдре гóрн'оо була́ки** (= Господ да ти плати за лошото што ми го направи) [ПК,2(161)].

**удрéви*** pf 'одговори' ~ *Ца́рјувата кéрка гу чӯ, ка́к ви́каши, излезé дури на пóртата, му вели́: "што продáваш господи́не?" , и тóјнака удреви́: "ја́зе, дивóјко, хéм смóкви прóдавам, хéм сам хикимџи́а – ста́р мара́з излéкувам"* [V,PM(29)]; ~ *му вéли: "господи́не, дали́ мóжиш да пóзнаји, што мара́з и́мам ја́зе?" И тóјнака и вéли: "да ти ви́дам дивóјку". И приближи́ при нéа, тури́ ухóто му аф мóмин курéм* (стомак) *отгóри и, когá чӯл ха́рно, нéтри аф мóмин курéм жа́би удрéвиха* [V,PM(29)].

**удречуве** impf 'откажува' – народот верува дека на третата ноќ се одредува судбината на детето: околу полноќ Бог се симнува со анѓелите од една страна, а од друга страна е ѓаволот. *Нафаката* (судбината) ја одредуваат и Господ и ѓаволот, но онаа од ѓаволот има сила само до крштевката, зашто тој ден преку детето *"пуминуве крст и детето са удречуве уд ѓавулут"* [ТГев(110)].

**удри́ва** impf 1.'фрла, треснува'~ *та́мо и́маши от нéколко дӯши да земӯва пари́. Кату кини́са гими́ата аф морéту, еди́н дéн от дека излéзи една́ фуртӯна штóту гими́ата га издúгаши еднó минарé гóри и га удри́ваши на морéту* [V,PM,23]; 2. 'нанесува удар' ~ *И кога дошла ламјата, сос млогу гнев фати да гу бие сос синчките: читаши оити да е тој нетри*

*на врекито. Тјанака ка удриваши теленто мјакаши: "мја, мја"!* [V,PM(104)]; 3. 'става печат, белег' ~ *и он му вели: "тука друг не продава от пиле млеко, сал јаз..." Они му рекоха: "как га продаваш?" И тој им рече: "по една дамга ва удривам на ганзот"* [V,PM(160)] – во контекстот има траги од некогашниот назализам: **удривам на ганзот**; 4.'потера животно' ~ *пóпот му вéли: "зéми кýчинто, óно ки ти кáжи, дéка да óриш!" И тóјнака гу земá кýчинто, да му кáжи нíвата. Кýчито отíде, áф едн́а дýпка нéтри флéзи, и тóјнака отíде, удрíва на óловиту да флéзат áф дýпката* [V,PM(127)] – погоре споменавме дека во периферните југоисточни говори се забележува следнава фонетска посебност: иницијалното **в-** пред вокалот 'о' се елидира, сп. од контекстот: **óловиту** (= воловите).

**ӳдрин** adj 1. 'повреден' ~ *кóжа удóвца, а-турýват нă-ӳдрăнто мéсто шо тé-ј, óна ќа-извлéче крăфта, на-ӳдринто мéсто ќи-остáне чивíт-цăрно* [ПК,2(29)]; 2. 'болен што прележал мозочен удар' ~ *ӳдрин, сă-зăл'ул'á* (се занесе), *алíс алáксин* [ПК,2(19)]; 3. изр.: **ӳдрăна-ј ус–мóкăр прăгáч** (= се кажува за некоја жена, девојка, со несериозно однесување) ~ *нéкаа жéна шо пăркáжуве и шó-ј и шó нé-ј, за-нáа вíкат ӳдрăна-ј ус-мóкăр прăгáч* (скутник) [ПК,2(205)].

**удрíпуве*** impf 'кога некој ќе остане со ветви, искинати алишта' ~ *кăжувáли: "А-бе, нă-едикóј-си áн јáдине, пíјне бес-пáри, сáмо зă-аднá прíкаска". Ка-чýл нéјнијут л'убóвник, рéкăл: "Брéј, зă-мéне мéсто!" Ама ка угулéл пăк! Ка удрипувéл!* [ВКук(283)].

**удромáн'а*** impf 'зборува' ~ *вечерóт кату седјáши тóј сос кадúата дојдóха и двéте му сúнови, да чýјат што врéвјат. Кадúата, кату не чúниши хáз да úма таквúј мáлки дéца прéт нéгу, зашто́ удромáн'аха óни сéкакви лáфови* [V,PM,25].

**удромони** pf 'проговори' – в. **удромáн'а** ~ *и кату вăрвеха двата, един ден калугерот хич не удромони с него. Тогас му вели сиромахот на калугера: "зашто, татку, не вревиш с мене?"* [V,PM,162].

**удсеје** pf 'заврши со сеењето, во случајот жито' – сеењето (на жито) започнува веднаш по празникот *Крстовдин*, само ако има влага. Сеењето секогаш се започнува в понеделник. Тој ден од куќата ништо не се позајмува, ниту се враќа туѓото. ако нешто останало кај нив. Кога *урачут ќи удсеје* се вари пченица што се засладува со пекмез или со шеќер [ТГев(332)].

**удстојува*** impf 'убаво го дочекува гостинот' – во минатото кон гостинот дојден од далеку се покажувало големо внимание, како да е светец убаво го *удстојували* [ТГев(317)].

**удувúца** f 'жена на која и починал сопругот' ~ *бéши нóгу стáра, пу мăжут уживé сéдум годúни нáпăкун ут чúста дýша нúјна, да бéши удувúца осумдéсет и читúри гудúни, шо нé испáгиши уф валтáрут, дéн'а нóќа пóстиши* [MV,K(314)]; ~ *ричé: Истúна вéл'ам на вáс, шо нúкуј Профúтин нé-ј áрин уф нéгувуто сéло. И на истúна и вéл'ам на вáс, нóгу удовúци бúле на днúти Илúа на Израúлцку, кóга си заклучú нéбито за трú гудúни* [M,VK(325)].

**удузáдин** adv 'одзади' ~ *му-вéл'ăт: "Кạдú, тăкá и-тăкá, вó кýпут*

*и-пóлн пáри, тáтку-ни устáви клéтва зạ-дạ-н-гу-дéлиш тú". – "Арну", рекăл кăдијта. Фăтúл а-пуслáл удáјта су-килúме. Му-рéкăл: "Сéга, вó ќýпут ќи-м-гу-кáчте нạ-глáфта, трó-пу-трó, пạ-ќи-дăржите и ќи-мáнте удузáдин"* [ВМ,Зб(321)].

**удузгоре** (и:**удузгора**) adv – в. **узгора** ~ *"Мамо, мори, мамо, глвата ме боле!" – "На глава си фино фехче, на фехче си тепелуче] удузгоре и писќулче]. Хеј, зашто велиш мила ќерко, глава да те боле"* [ТГев(95)]; ~ *Е, óна зéва ину- сúто, зéва нóшфите, зéва брáшно, óде ќи-мéсе. Гу-клáва нăóпко сúтто. Сéе бáбăта, óна ă-пýле удузгóра. – "Нéмуј, мăр-бáбо, му-вéле. Вăрни-гу úнăк сúтто!" – "Нă-мóжăм, бре чéдо, нé-м сă-пýле. Урви-сă дă-ми-гу-клáјш!"* [ДК,Лип(116)]; ~ *и са качих, мале, дури горе] удузгоре на куќата] на куќата, мале, чак ду баца] и си видех, мале, плăна куќа] плăна куќа, мале, армасаре* (= сведоци при свршувачката) [ТГев (367)].

**ýдă** praep 'од' (укажува на потекло) ~ *прăвнăта нидéл'а ќи-си-субéрца тáму дéцăта, руднúните уд-зéтут и óдма кăдă зéтут. Руднúните ýдă мóмпите óдца кăј-нивéстăта, тúја-свúкăа пусéстрими* [ВЕв,Кор(306)].

**удăнáт** adv 'онаму, на онаа страна' ~ *óди удăнáт, кăт рéкта, тáмạ-ј нáшто лóзе;* ~ *нáшта кăшта-ј удăнáт, зăт-кăзáрмăта* [ПК,2(120)].

**ужди́ре*** impf ~ 'со рака или со нешто замавнува и удира' ~ *Нạ-измикáро, нạ-тавá дéтто, мó-ј мăка óти óде нá-сирмáшките дạ-убéрạве. И-тạкá, гáздạта си-вạчạрáл, а óн удúл у-тимнúцạта гу-уждирáл пу-áјн шạмáр* [ВДој,Н(278)]; ~ *кạжувáл: "Мé-ј мăка, викáл, зạшó дạ-крáде пу-сирмạштúј. Нé-ј áрна тạ рạбóта. Ка ќо-зéме шéјо, ка ќо-украде му-уждúрам пу-áјн шạмáр"* [ВДој,Н(278)]; ~ *"Зạштó, рéкạл, ти сирмáшките óјш дạ-крáјш? А-бе, дóјме нạ-цáро да-му-дúгнуме. Д-úма бар шо ки-укрáјш" – вúке. "Ки-бúде, тú сáмо нạ-мéне уртáк дạ-мạ-зéмиш и úч нúм сạ-плáш кој ти-уждирáл шạмáр"* [ВДој,Н(278)]; ~ *и тó сă-зăвăртуве нă-тăкá, нă-тăкá, нéма нúкуј, смăкнýве гáшчите, му-уждúре едúн мијýр и нă-нéго, и стăнýве, си-óде* [ПДој(151)]; 2. изр.: **уждúре пăрмáк** (= наместо потпис става отисок од прстот, палецот) ~ *уждúрум пăрмáк óт нé-сум писмúна* [ПК,2(120)]; **нă-стó лúри мијýр уждúре** (божем гарантира за голема сума пари; се кажува за некој што е премногу самоуверен) [ПК,2(186)].

**уждребе (са)** pf 'се кажува кога кобила ќе роди подмладок (ждребе)'; некои викаат: *са умуле* [ТГев(365)].

**ужéне*** pf 'кога ќе стапи во брачна врска (обично за мажи)' ~ *Кá имáл Ивáн дéсạт гудúни, а Тúна сéдạм, мáјка-им тéшко сạ-рạзбулéла и умрéла. Пу-еднá гудúна тáткуто пáк сạ-уженúл* [ВДој,(276)]; ~ *то-гáс му вéли на граматúкот му: "а брé сúнку, зардú мéника тóлку штó си теглúл, тúа парú, сúчките да са твóја". И сегá, аку сáкаш, сéди тýка сос мéника да ти úмам кáту чéду, да ти ужéнам сос еднá нáчорбаџијска дивóјка* [V,PM,25] – во контекстот ја имаме скратената форма на партикулата за суперлатив "**на**" (м. 'нај'), форма позајмена од влашките говори, а пред тоа тие ја позајмиле од македонските (**нај** што го скратиле во 'на'); ~ *отúде на кадúата, му велú: "кадú ефéнди, јáзе сакам пáк да га зéмам*

*жена́та ми, туку да на́јдеш еди́н холá, – ча они́а чове́ци, што́ са џана́т за еди́н ве́чер да си ужéнат, такá ги ви́кат (холá), – и дáј му кóлко грóша сáка"* [V,PM,11]; има примери кога глаголот *ужени* се однесува и на жена (кога ќе стапи во брак) ~ *мајка му му вели: еј гиди синку, јазика сос татко ти сал един вечер си зарадувах, и ме остави това пръстен и ми рече: ако родја мома, да гу продадам, да чинам прикиа, да га уженам* [V,PM,56] – во контекстот има нерегуларна употреба на крат. зам. форма за дирек. предмет **ме** во служба на датив: **ме остави това пръстен** (м. 'ми остави') ~ *кату сми аф таја темни́ца, не мóжими да са ви́дими. Ама јазе кату ти позна́х от гласóт, ча си ти́нака мóјата пъ́рва л'уба, што са л'у́бахми аф хаву́зот сóс му́зиките, ами да ти питам, как си дошлá ту́ка и са ужéни сас такóф нефéлан мъ́ж* [V,PM,11] – во контекстот има уште еден пример за проширената употреба на предлогот **од** (наместо 'по'): *ти позна́х от гласóт.*

**уженент** adj – в. **уженин** ~ *едно време имаши един сиромах човек, којто са утепуваше ката ден от работа и не можиши да си храни сос жената му, заишто беши уженент* [V,PM(64)]; ~ *по дно времја един дјадо мал три синови; сос много мъка ги бе нарастил. И га си порасnaха синовито му и трите, фати ги ожени. Мало млого седјаха уженента сос дјадото* [V,PM(175)].

**уженин*** adj 'тој што е во брак' ~ *палај* (барај) *си извор студна вода] копај си бразда длъбока] слимни ја доло јов чаришја] викај си мајстур нејуженин] направи чешма шарена* [ТГев(212)].

**ужéшкин*** adj 'загреан многу, жежок' ~ *рупéл'о* (кожна болест, ја викаат и 'цървен ветър') *съ-лику́ве ус-ужéшкина и́гла, съ-гóре мéстто шó-ј бóлно* [ПК,2(98)].

**уживе*** pf 1.'кога човек од некаква "полумртва" состојба ќе се поврати меѓу живите' ~ *Лил'ана за ръка ја фаике] и што си веле ем гуворе:] попуве, млади ѓакуве] си убрнајте другјут лист] куту за винчајне младенци] оти бах умрин – јуживех] пишман са чиних не јотидех* [ТГев (214)]; ~ *на тóа врéми ка́ уживé Ис... ут мъ́ртвите, си кажа́ ем стојá настрéт на Учéниците ем вéли на ни́х: Ми́рно на вáс. Па óни си уплаши́ле* [MV,K(259)]; ~ *когá ви́де хáрно еди́н злáтен сандъ́к, гу земá, гу закарá áф конáкут, гу отвори́ сандъ́кот и, когá глéда, нéтри дивóјка. И тóјнака фати́ да га побáра по гъ́рлото, зъ́рното излезé от гъ́рлото ѝ, и ужувјáла* [V,PM,133]; ~ *и така дојдоха дур на бунаро, му вели ђјаволот на ђјатету: "влези побратими на бунаро да пиеш вода". И ђјаволо му вели: "закълни си, аку умриш и пак да уживејш, та тогас ки кажиш"* [V,PM,97] – широката употреба на предлогот **на**, за што зборувавме повеќе пати овде е експлицитно потврдено, во првиот случај наместо предлогот 'до': **дојдоха дур на бунаро**, во вториот наместо 'во' (кога укажува на внатрешност): **влези на бунаро;** 2. 'преживее' ~ *бéши нóгу стáра, пу мъ́жут уживé сéдум годи́ни нáпъкун ут чи́ста ду́ша ни́јна, да бéши удуви́ца осумдéсет и читири гуди́ни, шо нé испáгиши уф валтáрут, дéн'а нóка пóстиши* [MV,K(314)]; 3. изр.: **стрáо ми уживé** (= изразено присутното чувство на страв) ~ *ми-*

*устăнá уплáк уд-тугáј, кá мă-апнá кýчто; јá тóлко гудíни стрáо ми уживé у-мéне* [ПК,2(195)].

**ужи́вуве** impf – в. **уживе** ~ *умíре и пáк ужíвуве; тăкá пpáвe Вáнѓа шó-ј уф-Петрíч, óна прăмíре и ин сă-кăжýве Гóспо, óна гувóре ус-нéго, а сéтне ин-кăжýве на-чувéџте шо ќ-им-сă-дéсе* [ПК,2(89)] – во контекстот се зачувал архаичниот глагол **десити се** 'се случи', што исчезнал од другите македонски говори, но со исто значење се среќава во српскиот јазик.

**ужина** f 1. 'кога сонцето ќе помине три четвртини од небескиот свод се вика дека е *ужина'* [ТГев,478)]; кај Саќов од Кукушко: **ýжна** [СКук(337)]; ~ *ýжна сă-прáве кá-ќ сă-навéде слăнците, кáк фáте дă-зăóѓе; кá бíхме мóмички, си-зéмăхме лéпче, сíринџе и прáс, ќи-сéднăхме на-слăнце, ќи-си-ужíнкаме, тó-ј ýжина.* 2. Индивидуално и затоа несигурно, во материјалите сме запишале уште: *ýжна* 'појадок' ~ *сабáјле ýжна имáме кóри (јуфки); áска, сабáјлин ýжна ме-ј дрóбно млéко* (зн. попара) [ПК,2(120)] – во контекстот, наместо дативната форма 'мене ми' се среќава номинативната 'аска': **áска, сабáјлин ýжна ме-ј дрóбно млéко.**

**ужи́не** impf – в. **ужинăве** 'јаде попладне, околу 15-16 часот, т.е. кога е *ужина'* (в. таму) [ТГев,10]; ~ *пу-рăчóкут ќи-пулéгнăт мáлце. Икíндиа. Ќи-скăлкăт* (погрешно пишува 'скăлкăтă') *лýк уф уцéт и ќи-ужíнăт* [И,Гг(119)].

**ужи́нăве*** impf 'каснува попладне' ~ *áку зăбáве рăчóкут, пá-к-си áпниме, нé ќи-тăрпиме – шо вéл'ăт! Пу рăчóкут ќи-пулéгнăт мáлце. Нáпкумта ќи-дóе пă ќи-ужíнăват.* [И,Гг(119)]; исто и во Кукушко; односно во Дојранско.

**ужлéбăн** adj 'предмет на кој има направено жлеб (отвор)' ~ *гóрн'о: кáмăн еј-ужлéбăн, тáм флéвă бăлтăлăко, а пă бăлтăлăко-ј нăдéнăн нăвăртéнто. Врăс-гóрн'о: кáмăн дупíрăт чăкăлдáци* [ПДој,Ник(171)].

**ужлéмбе*** pf 'кога од слабост на лицето се забележливи само вилиците' ~ *ужлимбíл сă* [ПК,2(45)].

**ужлéмбин** adj 'слаб, со болна физиономија' – в. **ужлéмбе** [ПК,2(120)].

**ужни́е*** pf 'заврши со жетвата' ~ *трýјца брáте тíă удíле рăбóта дă-тéрăт. Нăјдéле едéн ичумéн пупăто, здрéл. Тóă пó-гулéмио ричéл: "А бе áјде дă-гу ужнíме тóă, вá вéчăр дă-искáрăме лéбо, дă-вичéрăме, нé сáкуме пáри"* [ТГев(212)]; – кога *седбата ки се ужније* (или *дужније)* на крајот од нивата се остава *на деду Господ брада* или *божја брадичка, т.е.* се остава околу 1 кв. метар *седба* неожниена. Штом ќе се остави *божјата брадичка* жетварите ги фрлат своите српови во вис, зборувајќи: *"Уд гудина сус здраве; ду гудина живи и здрави да бидме! Господ повиќе да даде. Нија на него сус торбичка, он на нас сус врејќичка!"* [ТГев(336-337)].

**ужни́јн*** adj 'простор од кој житото е собрано' ~ *стăрнíште сă-вíке устáнна нíва, жíтто кá-ј ужнíјно* [ПДој(121)].

**ужрéбуве** impf 'кога кобилата раѓа ждребе' [СКук(338)].

**узáт** adv – орр. на 'напред' ~ *навечерóт најгул'áмата сéстра сиднá узáт у-палхíрăт да-брáни. Около полýнош а-фатí др'áмка и заспá. Али Гóспот дадé, да-онó вéчăр нидóјдоха хармíјто* [ВЛаг,Ај(338)]; ~ *Она зé јатагáнăт и сиднá узáт у-палхíрăт да-чéка. Тóкмо у-полýнош палхíрăт фатí да-трóпка, и мóмата дигнá јатагáнăт. Иднó си пăхнá хармíјата глáвата мéѓу*

*жил'ácта мóмата го-удрѝ со јатагáнăт и му-го-сичé прáвото вýхо* [ВЛаг,Aj(338)]– сп. лексички архаизам **прав** 'десен': *прáвото вýхо* (= десното уво); ~ *и тојнака отиде, зела девет олски мрăша, ги враза* **ysaт** *кон'а сос девет чингел'а и отиде на планината* [V,PM(78)]; и: **ysáди** ~ *нóшќă устáнăл, áма вăлци лéво-дéсно вѝјăт. И дéка дă-сă-пѝкне? Иднă-вудинѝца рă-шýкăна имáло и нăóжџа врéме сă-пикнýва у-тá вудинѝцăта. Сă-пикнýва у-вудинѝцăта зăд-врáтăта ysáди* [ДК,Ран(142)]; –*"Е, сега јас ќă-дă-утѝду тáму, áма сăкáја дă-мă-утéпăт". – "Е, сéга јас ќă-дă-óдăм зă-рѝбите". –"Е, му вéле, óди нă-тó изéруто, ќи-си вăрзиш ину-ќýп ysáди и ќи-сă-нăпăлне ќýпут"* [ДК,Дур(143)].

**ýзбашѝја*** m 'личност од полициската управа на некогашната турска држава' ~ *дóшал Јóсиф уш... ýмин, разбрáн, и он бéши идéн шо чéкаши цариитѝнаша Госйодѝнова, чинѝ нąéш' да уйѝшал на Пилáшо да му сáка Ив-уваша снáга. Пилáшо сą чудѝ дáл си умрé шóлко скóро; и му-викнá на ýзбашѝјаша* [MV,K(255)].

**узгóра** adv 'нешто кога е одозгора, врз' ~ *и тóгăј јáс, ми-пуштѝја, зимáх, гу-клăдéме и узгóра кá клăдéме жѝтто, сă-зăпăлѝ чă-тѝјта* [ВЕв(296)]; ~ *нáпкунтą фăтѝ нивéсттą дă-дăрýве, свѝрки ѝмише, свѝрките свѝрăт, нивéстта дăрýве, дрéме јá! Уттáм шą-бѝја свăтуштѝнте нé-сă-кăчѝјą узгóра, сă-нăл'утѝја, зăшó сă-нăл'утѝја – гу-фăтѝја пéтăлут!* [ВМ,Цăр(319)]; ~ *Лисѝцта утѝшла, си-лигнáла у-áдна трéва нă-áдну слăнце тăкá, и спѝе тáму. Тéта Врáна пуштáла узгóра и ă-видéла тáм дéка лéже. И утѝшла, а-трăчѝла* (ѝ се сторило, помислила) *спѝе* [ВВ,Крон(314)]; во Гегелиско: **ysгóре** ~ *кă-сă-вăрѝјне вóа, гу нăóжѓе прă нéгувта жéна и пá сă-вăрѝјне прă тóа дéтто. Дéтто му-вѝке нą-вýјку-му, кă-видéл пăјтóнут от ѝде узгóре: "вóа ќи мă-кýпе мéне"* [И,Гг(110).

**узгурнина*** f 'угорница' ~ *"славенц-куто" имă на полјто ки биде "Сланица" и во имă ки бишă за сăто полја дур на морјто оти повичќа ода чувјек ут зајди-слăнцă узгурнинта на земјатă-ј сѐ по-сулена* [МЕ,Р(74)].

**узда** f 1. 'водило (обично од кожа) со кој се управува коњ' ~ *отат иде, лудо младо, дури силин, дури вилин] ка се вије, ка се крше] куту прчка царничкова] дури на којн не си вѓаје] на зинѓији не си стрпке] дури узда не си држе* [ТГев(177)]; ~ *ја испадни црна-јока нивесто] да прачекиш првно л'убе л'убено!] да му фатиш врана којна за узда] да гу врзиш за благата јабулка* [ТГев(370)]; 2. изр.: **зимá ýздите** (= ја презеде командата, почна да управува) ~ *жéнта зимá ýздите, сѝте ѝма сус да-стóот* (да бидат послушни) [ПК,2(164)].

**уздолин*** adj 'кога нешто се наоѓа на ниско место, во случајот в поле' ~ *тија села шо се наоѓат узгора ут друмут сă велјат кăрцки села, уздолните полцки* [ПК,2(164)].

**уздóлу** adv 'кога нешто е под, т.е. долу' ~ *стáни да здѝгниш онáја плóча, што е покрáј тéбика! Тáмука аф нéа уздóлу има алтăни зарѝини: да ги зéмиш да си вѝдиш сиромаштѝата* [V,PM,30]; ~ *Дáвид му вѝка на нéго у-дýхот Афéндо, шо му вéли уф псалтѝрот; ричé Гóспот: сéди си на дéсно ми, дýр да и намéстам душмáните уздóло уф нóзите твóи* [MV,K(270]; ~ *Слајнцата* (топ.:

солено место, често се јавува како име на извор) *узгора ут друмут ного-ј помалечка ут та шо ја уздолу уд друмут. Зарди шо му-ј парталут на пустулејна* (жители на с. Постол) *иден* (ист, еднаков) *су куфалиќут* (с. Куфалово) *и нашто село га слагат за уд Вардаријата* [МЕ,Р(72)] – називот *партал* овде се јавува со значење на облека, наспрема повраширеното значење: искината облека, односно парче штоф.

**уздравејве** impf – в. **уздравéји** ~ *на ичуменут малце мăка му падна и куту малце са нал'ути и нал'утино, нал'утино удгувури: "Најстина, сите та палат, ама не трабуве да та палат! ка ки са разболе некуј чувек, тебе та носат, ама он мен ма пале. Уд един залук уздравејве чувек!"* [ТГев(342)]; ~ *И они гу-уднéсăт тáмка, то: си-измú: óчите и пуглéдне, óчите му-нúкнăт пáк. И пóсле, зăмáл вóда ут-тá: чéшмăта и óде нă-цáрувута ќéрка. Пúте тáмока, ричéл: "Оште бóлна-ј?" И-зéмăт, гă-измú:т ут-тá: вóда, óна уздăрвéве* [ПДој,Ник (166)].

**уздравéји** pf 'кога болеста ќе биде совладана' – сп. верување: во минатото неукиот човек најчесто се лекувал со народни лекарства, тој кон таквиот начин на лекување му пристапувал со верба и често тоа и го спасувало; во Гевгелија имало некој самоук лекар и тој на болниот му се обраќал со овие зборови: *"Вирувиш уф мене оти можум да та изликувум? Ако вирувиш и ки уздравејиш"* [ТГев (246)]; ~ *гл'éда идúџ а-фатú на-пч'éлата, а-упр'éгна ас-бúолот за-да-ор'é н'úвата-му. Сигá изл'ăзи ут-питéлут, му-звадú с'éдлото, вúда на-грăбóт на-пит'éлот му-стáна рáна, пúта сигá шó л'ăк да-уздравéји ранáта* [ВБог,Бал(344)]; — сп. обичај запишан во Гевгелиско: кога има тешко болен, од било која болест, кај постелата на болниот, освен Евангелие редовно се донесува и иконата на Св. Андон, бидејќи народот верува, кога ќе се донесе неговата икона, ако му е (на болниот) *"за умирајне, ки умре, ако му е да стане, ки уздравеје"* [ТГев(27)]; – при посетата на болен гостинот настојува да го охрабри болниот и неговите блиски и разговорот секогаш завршува со: *"Ки даде Госпуд, ки уздравеје. Ка је Госпуд неје никуј... Ако саке Госпуд не му је мăка!"* [ТГев(228)]; охрабрувањето на болниот се врши и со: "божемско клање" . Спроти *Бужиќ* домаќинот ќе земе секира и ќе замавне накај болниот и ќе рече: *"Воја чувек* (или *воја дете) не уздравејве, туку да гу закол'ум, па да са куртулисам уд него". – "Сакăн, ним гу закол'уви! На, утре е Ново лето, Госпуд ќи му даде ново здраве, ки уздравеје!" – "Ама дал' ки уздравеје?" – "Ки уздравеје, чувек!" – "Ајде да гу уставум и да му простум сега, ама утре-застра сакум на нога да гу видум!"* [ТГев(83)]; – во контекстот среќаваме лексички архаизам: *утре-застра* (утре-прекутре); сп. рус.: *завтра* (идниот ден, утре); *завтрак* (јадење наутро).

**уздрáви** pf 'кога ќе помине болеста, кога ќе биде здрав' ~ *"Јáс шу-ти-ýдри, тú пá нéмаш нúшто, уздрáви?" – "Дáј дă-вúдиме, приăтéле, чúм-е тáка. Еее, приăтéле, сéа уздрăвéла рáнта, нéма нúшто". – "Еее, му-вéле фúл'ут, бáлтăкут шу-ми-г-ýдри уздрáви, áма шу-ми-рéчи тáка*

*шу-мирúсăм – тó нé-сă уздрáви"* [ДК,Бир(150)].

**уздăрвé·н*** (и: **уздравéн**) adj 'се кажува за некој што бил болен а сега е здрав' ~ *стрăжá·рто нé пýичăт тáм. "Дéка бé дéца?" "А бă, рăчé, уд-бáјнăта, дóкторо ни рăчé дă-дóме, дă-јáвăме óти дéтто бúло уздăрвé·но дă-пýшче цáро пăјтóн"* [ПДој(149)]; ~ *ḡу ӣиӣáа на нéḡо: Кó-ј ӣóа човéк шо ӣи рéкал: крéни си носúлоӣо, и óди си? Па ӣóа уздравéн нé знáиши кó-и, óӣи Исус са ӣрḁḡнá на сӣрáна* [MV,K (256)] ; ~ *бéши собóӣа на ӣáа дéн. Вéлеа и Чифýӣиӣе на уздравéн: Субóӣа вá дéн нé ӣи и ӣросӣéно да крéниш носúлоӣо* [MV,K(256)] – во југоисточните говори големата носовка по правило се рефлектира во ă (пр. ***рăка***), во случајот: ***субоӣа*** (сабота) се работи за црквенословенизам (сп. *"велја субота"*); не без влијание и на лабијализација.

**узибнуве** (< **узебнува** – со редукција) impf 'премрзнува' ~ *нóго си-му·нáт, уд-нúшто узибнувиш* [ПК,2(120)] – сп. во срп. јазик.

**узрјáи*** pf 'созрее' ~ *еднó врјáме едúн човéк са чинú падáрин, сéлските лóзја да чýва, и когá узрел'áха лóзите, дофáдаши еднá самовúла, нáј-одберáното грóзди тјáнака гу јáдиши* [V,PM,139]; ~ *и дојдé врјáме, смóквите рацветúа и чинúха ·млóгу смокви и, когá узрјáха, земá еднá смáква и, л'у накýси, от човéк, што бéши, са чинú добúтак* [V,PM,28].

**Узýнувата Кýзн'а** top. 'работилница, ковачница во Горно Броди, Серско, сопственост на Ѓ. Узунов од споменатово село' [ЈИ,Ми...(209)]. Познато е дека топономастичките називи се устојчива категорија на лексеми, така што во споменатиов наслов се зачувал архаичниот поим **коѹзньць** 'мајстор, ковач', рус. *кузнец* [ЈИ,Ми... (209)].

**Узýново Тóриште** top. 'ѓубриште до Узуновата нива, во реонот на с. Старчишта, Драмско' [ЈИ,Ми... (209)]. Во топонимот е регистриран архаичниот назив **тор** 'ѓубре од животинско испразнување'; се работи за стар збор, во македонскиот стандард е исчезнат, не е регистриран во РМЈ, но затоа се среќава во соседните јазици, српски и бугарски БТР.

**Узýн Ќупрјý** top. 'мост на р. Панега на жел. линија Драма – Серез' (во превод: Долг Мост) [ЈИ,Ми...(209)] – според позајмен образец од тур. јазик; со атрибутска функција но без придавско образување (наместо: *" Узунов..."*).

**узăбин** adj 'тој што има големи и напред истурени заби' ~ *амáан шо зимáл áдна узăбина жéна, кá ќа·вúјш да бéгиш* [ПК,2(120)]; со исто значење: **зăбл'о** ~ *кá а зéл тáа зăбл'а, тóо ýбув чувéк, кóј знáа?* [ПК,2(120)].

**ysат** praep 'зад, назад' ~ *отиде хизмиќарот, гу докара дирвишинат. Флези дирвишино нетри; фати зетјут да гу тегли, пак тојнака вели "тутуш", и дервишино си закачи ysат зетју* [V,MP, 98]; ~ *пáк најдé еднá стáра самовúла на еднá рéка – хéм перјáши, хéм бúските и ги úмаши зафăрлени приз рáмото и osáт гăрбо* [V,MP, 116] – во глаголската конструкција: *има (нема) + гл. придавка* се зачувала првичната форма, кога гл. придавка се сложува со предметот на кој се однесува: **бúските** (женски гради) **и ги úмаши зафăрлени.**

**уј*** m 1.'карактер, навика (обично лоша)'; 2. изр.: **глáвăта дудéк нé пáдне ýјо нé пăјдúне** (= усвоените

навики господарат со човекот сè до неговата смрт) [ПДој(137)]; со исто значење: **тýј сă-мéне уј нé сă-мéне** [ПК,2(199)].

**ујáгне (са)** pf 'се кажува кога овца ќе роди подмладок (јагне)' [ТГев (365)]; ~ *кóга ки-сă-ујáгне óфцăта, óна ки-зúмă ки-гу-изблúже јáгнето, ки гу-учúсте и пóсле трéбă дă-гу-пудóји, значи дă-цúце* ]ПДој(156)].

**ујаре (са)** pf 'се кажува кога коза ќе роди подмладок (јаре)'; се употребува и: **укозе (са)** [ТГев(365)].

**ујгýн** 1. adv 'пријатно, удобно' ~ *нóго ујгýн спáх* ]СКук(338)]; 2. adj, indecl. 'погоден' ~ *úч нé-ме-ј ујгýн легáлто, нă-мóжум дạ-спúм* [ПК,2(120)].

**ујгунлýк** m 'погодност' ~ *е-е, тýка нéма ујгунлýк, ујгунлýко ќи-гу-бăр-киме дóма, сáа ќи-тéрме кá бúло* [ПК,2(120)].

**ујдúса** pf 1.'се сложи' ~ *Они сáкăт дă-гу-фáнăт зă-кăбăáт, кăбăтлúја. "Кá ти ричéј, јáс: нáјдóбру мéсу. Тú ми-зéл си глáви и изúци". "Ут-изúкут, вúка, пóáрну и ут-глáвăта нúшто нéма". Вúја си-исчудúја. Тýка пáк нé ујдúса* [ВЕв,Кор(304)]; ~*и-мăжо и жéнта ујдúсаа сă, дáј-им дă-шéтат, а рăбóта нé* [ПК,2(205)]; ~ *изúкут шо-прáви и глáвăта, нúшто нé прáви. И áрно нóси и лóшо нóси. Пá си-исчудúја, нé-и-ујдúса нúкăк. Жéнта-му уф-другa удáја сéди* [ВЕв,Кор(304)]; 2. 'се згоди' ~ *тáм дé фатúха да-жнáт сифтé злáва идúн зáјạц и му-фăрлават страпóт-му си-уидúса драж'áлитó-му, фл'áзи на-газóт* [ВБог, Бал(344)]; ~ *ми-пукнá глáфта дудéк дạ-ујдúсам буúте* [ПК,2 (120)]; 3.'среди нешто' ~ *нијќајки ногу да са моткамă пу Одеса нија су негу така си а ујдисаме работта за кинисувајтто уттува, шо емен-ки втасиме на Одеса (зајднаш ут карапампур да флезиме право) – изливајне ут пампурот и уливајне уф воднијут пампур* [МЕ,Р(68)]; – во контекстот што следува: **удисе** ~ *нéкуј зạминáл, видéл гулéма бúшка. "Јáс, рéкăл, ус-кáк дạ-пáлум крáј дạ-ạ-удúсам. А-тạкá, рéкăл, ус-нéкуа лăжа ќ-им-а-зéạм"* [ВГ,Ѓав(274)]; 4. 'пронајде' ~ *ќи-ујдúсум óш áјн вóл, тạ сáм ќи-си-óрум* [ПК,2(120)]; 5. 'се здружи' ~ *кá сé-ј ујдисáл ус-тúа ајдамáци* (неранимајковци), *ќо-изваáдат нă бéло* (иронија) [ПК,2 (120)]; 6. 'прифати некое туѓо убедување' ~ *сă-ујдисáл си ус-нéгăвјо акăл*, или: *си тăргнáл пу-нéгăвјо акăл* [ПДој(116)].

**ујдисýва** impf 'одговара' – в. **ујдúса** ~ *вúј-гу кучéнциту. Гу-викá. Удри-му идно стáп. Кучéнциту пúп, пúп избигá. Вúкă-а жéнта, ричé. Сéга нéгу гу-слýшăт, не-мóжăт кáк, нé му-ујдисýва, мóра* [ВЕв,Кор(304)].

**ујдурдúсува** impf 'нагодува, прави нешто да одговара' [СКук(338)]; в. **ујдисýва**.

**ујлúа** adj 'тој што е непредвидлив'(во негативна смисла) ~ *ујлúа кóјн* (= коњ што прави пакости) [ПДој (125)]; ~ *úмахме áдна кóза, нóго ујлúа бúше, емéн ќо-измóлзиме* (млекото), *óна ќо-рúтне* (ќе го истури садот со млеко) [ПК,2(120)] – во контекстот има пример во кој рефлексот за некогашното вокално **-л**, се рефлектира во **-ол**: ***измолзиме***, што претставува особеност на централните говори. Бидејќи нема основа да се третира како меѓудијалектно влијание, останува можноста за внатрешен фонетски процес.

**укá[1]** f 'мерка за тежина, поголема од килограм' ~ *за-инá тапсá баклавá трú прăстá, инá укá ш'иќéр, иднá укá мéт, укá и пулувúна брáш'ну и стó дрáма ниш'иш'тé, пулувúн укá ш'имúгдал* [ВБог,Су(342)].

**ýка²** f 1.'учење, наобразба' ~ *е, лéсно-ј зă-нéго, áрна ýка си-фăтú, ќи-си-сфăрше, ус-лéсничко ќи-му-вăрве живóто* [ПК,2(152)]; ~ *тó дéте сăкáло дă-ýче. Мајкá-му гу-пуштувáла нă-ýка д-óде. Е, дéк ќ-óде. Гу-пуштúли уф-нéкуј бунáр дéтто. Имáло дóл нăрóт* [ВЕв,К(290)]; ~ *у нéкуј сéло си-бúл ăднó зингúн чувéк и имáл нóго дéца, синóви. Арно-ăма нéчурбаџúја, сăте дéца нé-ј устăвúл дă-рăбóтăт кăто чифчúј, тýку нéкуи уд-нúх и-пушчúл дă-зăфáтăт нéкуја ýка* [ВЕв,К(292)]; ~ *укта не-ј лесна, уд-ука сă-пудмистило* (станало ненормално) *детто* [ПК,2(120)]; 2. 'знаење, сознание' ~ *едно врјаме имало едно сирмахче или сираче. Toj ката ден не устануваши некој пăт от училиштето, и са научило млогу уки и прокопсану изл'ази* [V,PM(97)]; 3. 'прифатен начин, навика' ~ *нé-ми-сă-арéсе, лóша ýка úма, нăмáнуве нă-кóј ќи-му-дóо* [ПК,2(185)]; ~ *тóо дéте лóша ýка фатú* [ПК,2(120)]; ~ *áрна ýка си-фăтúл, д-óдиш пу-кáвинúнта, д-игрáјш комăр, ут-тéн чувéк нé бúве* [ПК,2(152)]; 4. изр.: **úма ýка, áма úма и óдука** (= откажување од лошите навики) [ПК,2(120)]; **мајкина ука не фашкиш** (= не ги прифаќаш советите од мајка си) ~ *карај ме, мамо, јучај ме] как да ја земам Лил'ана] Лил'ана једна на мајка] Лил'ана алтăн дивојка!]* – *Карам те, сино, јучам те] мајкина јука не фашкиш] мајкина памет не слушиш!* [ТГев(211)].

**укапан*** adj 'болен, исцрпен' ~ *дуј-дéа укáпни, нă-мóж дă-стóот, мăлăксáли уд-рăбóта* [ПК,2(205)].

**укáци (са)** pf 'отиде на повисоко место, се искачи' ~ *видох на врăх кирамидите лăскаши едно нешту, и јазе кладох една скала, са укачих на кирамидите и најдох неколку карагроша* [V,PM,28]; ~ *"да ми кладиш л'ап аф тóрбата. Јазе ки си úда да тéрам кăсмéтјут ми". Фатúла тјáнака да плáчи, да вúка. Áма тóјнака, земá тóрбата сос л'áбут и трăгнáл, отúде práве на цáрцките конáки: сáкаши да се укáци гóри на цáрјут* [V,PM(31)] – во контекстот повторно среќаваме проширена употреба на предлогот **на**, во овој случај наместо 'кај': **се укáци гóри на цáрјут;** и: **укачи** ~ *царјув син отиде, га вели: "е побратими, динеска ке да си укачими на јабăлката, да јадеми јабăлки, туку тинака напрет ки си укачиш, та јазика послет"* [V,PM (71)].

**уклавé** pf 'убие' ~ *и-спрăснува кóн'у да-б'áга, б'áга, б'áга, б'áга... сă-загубú ут-ш'úч'ки утпр'ăт' ут-уч'úт'а и ш'úч'ки р'éкнуха: "за-гу-уклавé тузú д'ăта тóс кóн'!"* [ВБог,Су(343)]; ~ *и кату тúваха двáта, хизмикáрот сè глéдаши да нáјди н'áкој скрúшно мјáсту да гу утéпи, да гу уклăви господáрот му* [VPM,26-27].

**уклéштин** adj 'премногу ослабнат, на лицето му се оцртуваат само вилиците' ~ *нóго-ј уклéштин, дур дa-тé-ј стрáх* [ПК,2(120)]; в. **уж-лéмбин**.

**укозе (са)** pf 'се кажува кога коза ќе роди подмладок (јаре)'; се употребува и: **ујаре (са)** [ТГев(365)].

**укол'а** f 'голема административна единица во државата' ~ *ут-кá ки-гу-изл'ăкýвиш дéтто, цáро ки-нéма мéсто дéк дă-тă-тýре тéбе. Ки-ти-дáве и пулвúнта цáрство, ки-ти даве, нăпрúмер, éдна укóл'а* [ПДој (148)].

**укóлнус** f 'околина' ~ *Утидé сигá нóго нă-дăлéко, нă-аднá рăскрăсница:*

*дă-кáжиме такá дă-óде нă-кăд Сóлун пăт. Удубрé гу-мéстто. И викнá тил'áл ф-тáа укóлнус* [ВК,К (283)].

**укóпи** (членувано: **укóпито**) n 'оружје што се користело во минатото – копје' [И,Гг(129)].

**уктóмвăр** m 'десеттиот месец во годината' ~ во ловот на риби, на дојранските рибари им помагаат езерските птици. Тие *пучнýвăт да ѝдăт уф уктомвăр мéсăц.* Ги фаќаат уф *пиликáтник,* тоа е ограден простор со трска во вид на круг [ПДој(127)].

**укреплéн*** adj 'зацврстен со нешто, осигуран' ~ *Тýрците и прăвѝја специјáлни лóтки су-укреплéни жилéза тăкá ... осигýрăни зă-дă-ă-ýдрăт кулѝбăта. Пред дă-ă-ýдрăт кулѝбăта, нă-ѓóлут сус-вóјскăта, удрѝ ăртилéрија дă-бѝе ут-Тулумбáзут, аднó мéсто Тулумбáзут се-вѝка* [ВЕв(297)].

**укреплéние** n 'место што обезбедува извесна сигурност, заклон' (зборот не ми е познат од други материјали, се работи за војнички термин, многу е веројатно дека информаторот го има усвоено кога служел во бугарска војска) ~ *тѝе се-истипáа тáму.. ут чéтта шо бéше. Кóрии, Кóрии* (име на место) *се-вѝкăа тѝе. Уф-кóријăта тáм дéка нéмăше укреплéнија и-избѝја* [ВЕв(297)].

**укубéт** adv 'множество од нешто' ~ *е-е, кáм-гу тóо врéме, Штифáн кá ќа-дýјнеше чăлгѝта, кá-ќ зăчýкаа тăпăнто. Шо óрништа бѝа, шó маабéт укубéт бѝше* [ПК,2(133)]; сп. обичај при крштевката на бебе: – на крштевката покрај перничката на новороденчето се оставаат пари (подарок со зборовите *"Ајде гулемо да пурасне братче* (или *сестричка) да си купе",* ако детето молче ќе се рече: *"Гледиш ли гу укубет ниједин! Сè разберуве, па види ка молче за пари",* ако пак плаче тогаш коментарот е следниот: *"Бре, бре, бре, ки се каже дека е! И оти бил јунак, па знајал да плаќе. Ох, ох! Грубутија нијадна"* [ТГев(116)] – навредливите зборови "**укубет** и **грубутија"** се употребуваат за да не го "урочат" новороденчето.

**уку** praep 'околу' – по пеењето на петлите се одредува времето (периодот). Петлите пеат: *уку вичери, уку сред* (според сознанијата што ги имаме во гевгелискиот говор во групата *ср-* се вметнува *-т-*, според тоа предлогот треба да гласи *стред) нoќ, пред зори и уф зори* [ТГев(403)]; и **укул:** ~ *Имше и дрýзи сéла, тýрцки бѝа. Имше ăднó сă-вѝкше Кăрá-мутлѝја, Сăрдумлѝа, Јăнѝ-маалé. Тáм ăднó ѝмше Рáмна. Сè тѝа укул нáс. Мурáрци, пá христијáнско сéло бѝше и Алéксуво* [ВКук(288)]; ~ *тѝ ќ-óдиш тáм, ки-сă-рăзвăртиш укул пăлáто, ки-вѝкиш: о, о дóктор, о, о дóктор. К-излéзе пулѝцијăта дă-тă-пувѝке, тѝ, рăчé, дă-нé-сă-уплáшиш* [ПДој(147)]; односно: **укóлу** ~ *кóа ќи-стѝгнеа дóма, ду-зéтут, тѝе шо-бéа су-кóјна, кóли, си-вăртиа, ă-вăртиа нивéстăта укóлу óгинут. Тáму двé-трѝ пăта ќи-ă-зăвăртиа* [ВЕв,Ил(307)]; *станах укулу икиндија* (кога заоѓа сонцето), *за ужина* [ТГев,11].

**укăпи (са)*** pf 'се избања, во случајот убаво се намокри' ~ *и така тихиса на пăтју един азмак, нетри кату битиса кон'ут, отидох, дури да гу извадам от таму, и јаз и кон'у си намокрихми, со сè са укăпахми".* [V,РМ,55].

**улав*** adj 'завеан, со многу ниски интелектуални можности, глуп' ~ *Пак (пópут) утúшăл дă-прувéре дáли-е нéгăвта жéна. Пупăдúатạ пáк прăку-џáмут си-флéве дóма и а грабнýве фýркăта. Пóпут вúке: "Пупăдúа, мóре пупăдúа, дóмă-ли си?" – "Амáн брé ýлăв пóпе, ми дéк ќă-бúам"* – во контекстот има употреба на вокативна конструкција, но со формата на номинатив: **мóре пупăдúа** [ВГев,Бог(275)]; ~ *мури, југд Бога да најдиш, ле мале] и ти и пугача!] мури, што ме даде, мила ле мале] на куќа бугата, на момче малечко] глупаво – улаво* [ТГев,197]; во народниот вокабулар со **улав** се означува најблагата форма на ненормалност, втората степен е **будала**, а третата **луд**. Во минатото луѓето наивно верувале дека болеста ќе помине ако болниот го однесат во црквата *Св. Спас* (во Гевгелија) и таму го оставале шест недели да лежи во специјална *килија* (келија). Во споменатава црква имало клисар што болните ги лекувал со *гладување*, со *света водица*, а во крајна линија и со мавање, ако и по односниве терапии болниот не "доаѓал к себе" тогаш викале: *"Така му било пишано!"* [ТГев,244]; кај Саќов од Кукушко: **ýлуф** [СКук(338)]; исто така и во нашите материјали: ~ *шó сă-прáвиш ýлуф дă-т сă-смéạт л'ýјто* (луѓето) [ПК,2(120)].

**улáве (сạ)** impf 1.'се збунува, погрешно помислува' ~ *éднă бăлтúă нă жéнта, уф-кăзáно, а турúл уф-кăзáно. Е óн, нáпкунта пукријáл едúн чăкóр сус нúјно јургáн, кá ки дóјде дă-сă улáве, знáчи дă-рéче ди-ј спúе жéнă-му, а óн пă чикóр бил* [ПДој,Ник(159]; 2. 'се задржува некаде' (непотребно) ~ *нúм дạ сă-улáвиш куту дрýк пăт* [ПК,2(120)]; ~ *áјде шó сă улáвиш тóлко* [СКук(338)]; Акад. Н. Толстој барајќи руски соодветствија наспрема македонски лексички единици се задржал на долновардарските (југоисточните) говори и запишал: наспрема кукушкото **улаве се** 'се задржува' (*нóго сă улáве, нă-мóжум дă-гу-чекум)* доаѓа руското: **уловка**.

**улạвéш** m – в. **улạвéшка** ~ *урúзо-ј нóго улạвéш рабóта* (се мисли на чистењето во нивата, кога расте) [ПК,2(120)].

**улавéшка** f 'задржување', в. **улáве (сạ)** [ПДој(117)]; ~ *нóго улạвéшка-ј дúплинто тит'ýн, улạвéшка-ј и чéпкинто* (чистење, одделување на зрната *уд бубáјќо* – памукот, односно развлекувањето волна, кога се приготвува за предење) [ПК,2(120)].

**улáвин** adj 'нешто што се одвива бавно, што се задржува' [СКук(338)].

**улар** m 'дел од коњска опрема, јаженце со кое се води добитокот', в. **угламник** [ТГев,478].

**улекне** pf 'олесне' ~ *пол'е, пол'е широко] ф тебе бил'ки секакви] мома оде за вода] биќар јоде по неја] викна биќар продвикна:] "Бре стој, моме, почекај] да ти сто мни пуносам] да ти рамо улекне"* [ТГев,368].

**уливајне** n 'влегување' ~ *нијќајки ногу да са моткама пу Одеса нија су негу така си а ујдисаме работта за кинисувајтто ут-тува, шо еменки втасиме на Одеса зајднаш ут – изливајне ут карапампурут* (возот) *и уливајне уф воднијут пампур* (бродот) [МЕ,Р(68)].

**улица** f 'пат во населено место' ~ *и вó вика: "Е-еј, фил'áн чувéк си-жéни ýтре, ви-кáни нă-свáдбă".*

*Вика́. Жа̌нда́рити: "Шо́ бре ви́ка̌ш ти́?" – "Ја́ ца̌рну на̌-бе́лу, ја́с са̌м пушите́н". Ај на̌-до́лу, уфта̌са́ у́лица̌та ка̌ј–ка̌лка́зут, плушта́дут* [ВЕв,Кор(306)].

**уло́ви** pf 1. 'фати животно или птица'; fig. 'фати личност што се крие'; ~ *до́јде ма́чка̌та[ гу-изе́ди глу́фчито[ шу-изва́ди фити́лчито[ и уд на̌тре ка̌нди́лчито[ до́јди ку́чка̌та[ а̌-изда́ви ма́чка̌та[ шу уло́ви глу́вчито* [ДК,Бир(158)]; 2.'пронајде' ~ *и така зема пушката и отиде да улови, дека да најди, от чешмата мајката, и терајке-терајке га најде и га затäкна* [V,PM(43)] – во контекстот со предлогот **од** се изразува посвојност (*от чешмата мајката*), што се третира за балканистичка посебност, присутна во западните македонски говори, но, како што укажува примерот и во југоисточните; 3. изр.: **гу-улуви́л кра́по** ~ *за-не́кuj пичали́л-ли, зијани́л-ли, ќи-ре́чат: "А, ва́адин, то́о и то́о гу-улуви́л кра́по"* [ПК,2(158)].

**уломнани** adv 'пред минатата година, преклани' ~ *на крајта на ланцката скалајцка гудина сä стуклих су брат ми Лазар па да си ом на патриата, иако уломнани да си имах утидено* [МЕ,Р(67)].

**улу́бин** adj 'сад на кој му отпаднало дното' ~ *та́а ко́фта-ј улу́бина, са́ке* (треба) *да-ј-ту́рум да̌рвин ди́п* (дно) [ПК,2(120)].

**ул'у́де*** pf 'приготви, среди' ~ *ға-ул'уди́л би́шка̌та* (заклананата свиња ја исчистил, средил) [ПК,2(120)].

**ул'у́дин** adj 'уреден, чист' ~ *ут-ка́ са̌жини́ сѐ-ј ул'у́дин* [ПК,2(120)]

**ул'у́дуве*** impf 'средува' – в. **ул'у́де*** ~ *ка́-ќ усӣа̌ре́е ќи-ми-ӣа́дне на̌-ра̌цӣо. Ќ-усӣа́не а́ска до́-ӣле́дум, до́-ул'у́дувум* [ПК,2(201)].

**ум** f 1. 'можност за размислување, памет' (почесто во употреба турц. **акäл)** ~ *тога́с прија́телиту му са сме́јаха и му вел'аха : "а́јде бе́гај от на́с! Не ти е сра́м! То́лку има́ни што ти остави́ татко ти, гу изја́ди. От глава́та ти те́глиш". Друг му велиш: "от умо́ ти така́ стра́даш"* [V,PM,7]; ~ *де́ка оти́ваши, се́ ве́л'аши: "имам на глава́та ми, а́ма немам на па́звата ми; и́мам ум а́ма не́мам па́ри"* [V,PM,13]; ~ *му вели: "брате, јазика богатска мома некем да зема, туку сакам да ми дадеш твојта хизмиќарка". Брат му кату чу така, си зачуди и му рече: "ах, братку, тинака от умо ти стануваш сиромах"* [V,MP,85]; 2. изр.: **на умот гу не клаваши** (= не сакаше да помисли на некого, односно на нешто) ~ *ама и царјут беши млогу јадлив, ча гледаши, колку марифети чини Мајдон, ама тојнака не рече некој пäт* (наместо: *'никој пäт'*): *"ади тојнака, што е толку јунак, што ке терам друг зет?" Това хич бил'а на умот гу не клаваши* [V,PM(74)] – од контекстот излегува дека во југоисточните говори заменките **некој** и **никој** се употребуваат нерегуларно, освен тоа и линеаризацијата не е соодветна: глаголот и кратката зам. форма се разделени со негацијта: *на умот гу не клаваши;* **рече́ на (сос) умо́т му** (= помисли) ~ *тој как виде коџ'а дете сос неа да спиш, рече на умот: "а! тас, как виде што јаз аргесах да дојда, и зела по-млат мäж"* [V,PM(163)]; ~ *заеднoч му дала каршилäк* (одговор) *му вели: "еј господине, уџако е крив, но кадешот изл'ава праве". Кату чу царјут такос отговор от една сел'анка мома. И рекла сос умот*

*му: "таја мома јазе ке да га зема за жена"* [V,PM(54)] – во контекстот е нарушена категоријата род: подметот (**царјут**) е од м. род, а предикатот од женски (**рекла**); втора посебност е во организацијата на реченицата: употреба на именка како атрибут на друга именка: *от една сел'анка мома* (м. 'селска мома'); ~ *питаитéм-питаитéм најдé Кулýфувата кăшта, влезé нетри, гу пријáха сос млóгу радост и млóгу циримóнја му чинíха. Тогáс оновá цáр, кату га видé онáја жéна, са почýди и речé сос умóт му: "найстина, за тáја жéна човéк са утепýва да га зéми"* [V,PM(12)]; ~ *куумџиата, кату ги виде ушниците, рече сос умот да са на жената му, али пак сос друг ум велиши: кој можи да влези аф неговата кăшта* [V,PM(69)] – во контекстот среќаваме две синтаксички посебности, првата е употреба на сврзникот **али** со адверсативно значење (наместо 'ама, но), *али пак сос друг ум велиши;* втората е употреба на сврзникот **да** со декларативно-интенсионално значење (наместо 'дека'): *рече сос умот да са на жената;* **му дојде на умот** (со исто значење како и претходно споменатиот израз = помисли) ~ *на лалата му дојде на умот и му вели на царјут: "харну ти докара авџиолиа таја кожа, ама сега да имаш и от филдишите кокалиту"* [V,PM(41)]; ~ *да кóга ки ви дáдат уф рăците, да нé си разумýати кáк и шó да рéчити, оти на тóа сáат ки ви си дóјди на ýмут шо да рéчити* [MV,K(326)]; ~ *владиката му вели: "бре братку, кату ми беши страх от тиа аскерите, имах околу шестотина парчи от тиа караргоши не знајах, как да ги искриам; ми дојде на умот: га кладох на врăх таван'ут"* [V,PM(39)]; **даде ум** (= посоветува) ~ *царјут и од двете страни са врăза и му вели на дјатето: "а бре, синку, кој ти го даде това ум на тебека?"* [V,PM(101)]; **чóику ýм нéмăл** (= се збудалил) ~ *чóику ýм нéмăл у-глáвăта шчо ќи-прáве. Ќи-му-óдăт сăти пáри. Тугá нíкуј гу-пужăл'áле, му-рéкле: "Сáмо Нăстрăдíн уџá мóже дă-тă-куртулíса". И тáка чóику гу-вíкнăл Нăстрăдíн уџá, димéк кăко ăфукáт* [ДК,Деб (156)]; **ке да добйат ýм** (= наскоро ќе се вразумат, ќе се однесуваат паметно) ~ *и когá збóр чиніха цáрјут и сиромáхот, цáрјут речé: "óшти аџамíи са, áма нéка да ги ужениме, ке да добíат ýм". Кату чу такá зéтјут, си насмéа; цáрјут гу вíде* [V,PM,114]; **от умот да ги извадиш** (= убавина што не се заборава; затоа пологична е варијантата, позната од други материјали: **от умот да не ги извадиш**) ~ *писала едно писмо на татка и: "тате, мој царју, три керки си имал, трите причуени по сичката земја: двете от умот да ги извадиш"* [V,PM,62]; **ум вăртејне** (= несвестица) – освен *ум вртејне,* односно *глава вртејне,* породилката многу често ја напаѓа и болеста: *треска* (грозница), против овие болести народот се лекува на следниов начин: се зема половина *ока* (кгр.) црно вино и во него ќе натопат еден *екши симид* (киснат симид), и откако лебот ќе престоји три дена, породилката секое утро ќе зема по 2-3 лажици од тоа [ТГев(112)]; **кај-диса уд умут** (= крајно се вознемири, стана неурачунлив, излуде) [ТГев (285)]; – во минатото, ако некој *кајдисе уд ум,* гоноселе во

Гевгелија, во црвата Св. Спас каде што го лекувале со некои специјални методи [ТГев(134)]; со исто значење: **му са зима умут**, или: **му са крина умут** [ТГев(227)]; **си загуби умот** (= многу се изненади) ~ *наедно́ јадја́иш со траговецот и кога́ оти́доха на неговата кӑшта, сирома́хот са почу́ди са́мо на скалата што и ви́дел, де́ мрја́мори, па́к кога́ оти́де го́ри на одаите, си загуби умот* [V,PM(13)], односно: **западне от умот** ~ *дарвоту гу посјачи и собрал они́а драгоцените ка́мини а́ф врекитe нетри и рече́ сам на се́бе си: "еј Бо́жи, та́тко ми зна́иши, оти ја́зе ки запа́днам от у́мот ми и затова́ га* (наместо 'ги') *искри тука не́три а́ф това́ да́рву"* [V,MP(8)]; или: **му сӑ размӑти́ у́мот** ~ *застана́ и ре́кла: Афе́ндо, не́ ми жа́лиш шо ми а устави́ се́стра ми са́ма да рабо́там? Гуво́ри Исус да риче́ на не́а: Мари́а, Мари́а, пича́лиш* (работиш, создаваш) *и си размӑтиш у́мут за но́гу рабо́ти* (пишува 'рабоди'), *иде́н сал трибу́ва* [MV,K(328)]; **му идеше на умут** (= се сеќаваше) ~ *сал то шо живел 8-10 (г.) на чужбина (чуздина), за толку гудини не е видел ништо от шо му-ј најмило на дујната, сал то му идеше на умут* [МЕ,Р(...)]; **ум не му остана на главата** (веќе рековме дека предлозите **во** и **на** се мешаат, во случајот предлогот **на** упатува на внатрешност: *ум не му остана на главата* (наместо: 'во главата') ~ *и кату шеташи, тихиса и отиде на ламините конака. Ламините конака тојнака как ги виде, ум не му остана на главата, ча беха околу се заградени сос кал'а висока* [V,MP,57]; **умут му е куса** (= не размислува добро) ~ *зӑто́ и ду-се́гӑ рӑбо́ттӑ на-ура́чут му-спо́ре, а нӑ-же́нтӑ и у́мут му-е-ку́сӑ, и рӑбо́тта му-не́ спо́ре, бра́тче!...* [ВВод(311)] – во текстот имаме посебност во линеаризацијата – глаголот и кратката зам. форма се разделени со негацијата: *и рӑбо́ттӑ му-не́ спо́ре;* со блиско значење: **не́разбра́ни и те́шки на у́мут** (= непромислени) ~ *и си упи́доа ут на́ши на гро́бут, и така́ а најде́ле кату́ как ре́кле и же́ните; и́ли на не́гу не гу виде́ле. И он му ре́кал на них: А! не́разбра́ни и те́шки на у́мут требу́ва да веру́вати* [MV,K (334)]; **му си дојде́ у́мут** (= стана разумен) ~ *риче́ на ни́х: Ви́а прика́зни, шо ви и кажа́х, о́шти биде́ки су ва́с, шо така́ му бе́иш писа́но... То́га му си дојде́ у́мут, да си разбра́ле за кни́гите* [MV,K(260)] – во контекстот зборoформата **бидејќи** се јавува со извесна партиципна содржина, а не како сврзник: *о́шти биде́ки су ва́с* (додека бев со вас); **да си берат ум** (= да се однесуваат сериозно и со нормите) – порака од родителите коишто особено внимаваат на движењето на женските деца [ТГев(138)]; сепак, евентуалните грешки на младите ги опростуваат со следниве изрази: "**Младост – лудост**" *(дели канли)* – "**Сите сме биле сус тоја ум**!"; или: **"Сите сме измет правиле на тоја ум!"** [ТГев(134)]; и: **у́м си кла́ваши** (= созреваше, стануваше сериозен) ~ *и ка́ сӑ сфӑрши́ле си́ти ви́ке, сӑ варна́ле на Галиле́а, на не́нито гра́т Назаре́т. Па де́тито си пурасту́аши, и у́м си кла́ваши, и софи́а сӑ напалну́аши* [MV,K(314)]; исто така: **у́м си кла́ва** (= станува паметен) ~ *и вел'а́л: Благусуве́н си Го́споди, Бо́га на́ша Израи́лцка, шо си уми́л и си дава́л и ти, де́ти, ки*

*си чи́ниш Пруфи́тин Господи́нуф, да ки си о́диш на́при при Господи́новото ли́ц. И де́тито си пурасту́аши и у́м си кла́ваши де́н ду де́н* [MV,K(322)]; **сос ум да си вратиш** (= постапките да ти се промислени) ~ *му ве́ли: "а бре́ си́нку... сега́ ти порӑчувам: ету то́лко пари ти оста́вам, то́лку стока, ниви, лозја́, бахчи, кӑшти, олови и другу, што и́мам фре́т ... а́ма да си отво́риш о́чите, сос ум да си врати́ш"* [V,PM(7)]; ~ *кату чуха така они, фатиха сами да вел'ат един на друг: "бре, и са упива царјут, ама и пак сас ум са врати!"* [V,PM,59]; **хич на умут го нема** (= ниту помислува на тоа) ~ *царјут двете зентјувци ги и чинил прӑви на аскерот, калека хич на умот гу нема. На калека му си наж'али* [V,PM(159)] – според Конески нерегуларната форма **двете** (*зентјувци*) наместо 'двата' се должи на влијание од грчкиот јазик, на ова секако помогнала општата расколебаност на категоријата род; **му дојде́ на умо́** (= се сети, си помисли) ~ *вечерта́ вечерја́ха ха́рно, си ле́гнаха, заспа́ха сла́тку. То́јнака сѐ са и чу́дел, ка́к да га докима́са на же́на му. И така́ му дојде́ на умо́ утринта́, кога́ стана зара́ну и седна́ мно́гу зачу́дин* [V,PM(30)]; **да го докимаса умот му** (= да дознае каква му е мислата, расположбата) ~ *и кога ги докара царјут на толку радоста, рече сос умот му: "ади сега да ги чинам един дикат, да ги докимашим умовето му"* [V,PM(64)]; **как ки му види умот** (= до каков заклучок ќе дојде) ~ *"ами мале, тој не е момче на земјата, тој е ангел. Да имаши един кулај татко ми да гу земи тука, да ни чини хизмет, и сетника как ки му види умот, да ми даде на негу за жена"* [V,PM,56]; **Боже да ме имаш на ум** (= да не ме заборавиш) ~ *и така калугерот му и зема и трите алтӑни на сиромахот за три лафови. Сиромахот рече: "е, Боже, да ме имаш и мене на ум!"* [V,PM,162]; **ела́јтисте на у́мот** (= бидете разумни) ~ *да ка дујде́ читу́ри саа́та на но́ка, ути́ди кӑд ни́х Исус газа́ки у-во́дата. Ка гу виде́а учени́ците шо бе́ши газа́л уф мо́рито, са трумакса́ле, и вил'а́ле гиа́ таласӑм би́ле. Исус е́мен и викна́ на ни́х, ем ве́ли: Ела́јтисте на у́мот, ја́-сам* [MV,K (26...)]; **сос умот ми си кладох** (= помислив) ~ *тога́с то́ј га ве́ли: "мӑлчи мо́ја л'у́ба! Ја́зе и сно́шти ти реко́х, и сега́ па́к ти ве́л'ам: ниту со́с умо́т ми си кла́дох за та́а рабо́та"* [V,PM(10)]; **уд у́м са прика́жувам** (= измислувам нешто, зборувам невистини) ~ *му вел'а́ на ни́х Исус, е́м риче́: Мо́а п̄рика́зна не́ и мо́а, т̄уку́ ут̄ т̄о́ шо ми п̄уит̄и́. Ко́ј са́ка да слу́ши мо́а п̄уве́л'а, ки разби́ра за п̄рика́знат̄а, ут̄де́ка ут̄ Го́сп̄от̄, и́лим ја́зе уд у́м са п̄рика́жувам* [MV,K(256)]; **да не си кладеш на умот** (= не се вознемирувај) ~ *тогас чобанот му вели: "сакин царју, да не си кладеш на умот за тас работа, ч'а моите ланцици тӑј шетат по човеците!"* [V,PM(176)]; **да си сто́ити на у́мут** (= да бидете разумни) ~ *риче́ Го́спот на Учени́ците не́гови: Да си чу́ати ут сфе́тут, о́ти ки кре́нат рӑцити наврас ва́с, и ки ви кла́дат на апсана́та* (затвор), *ки ви но́сат на ца́рови и на бе́зити за́рди мо́јто и́ми. Илим ві́и да си сто́ити на у́мут, да не́ сӑ чу́дити ка́к да си удгуво́рити* [MV,K(317)]; **си разма́ту́ати у́миши** (= се нервирате, се

вознемирувате непотребно) ~ *и ричé на ні́х: Шо си стрéсити такá, и заишто такá си размаmýати ýмиити уф-сăрцити* [MV,K(260)]; **Господ на имјал на ум** (= со среќа ни се вршат работите) ~ *сиромáхот, кату виде такá, млóгу са благодарииш и славословииш Бога за таков кăсмет. Сиромáхот ги земá парíте, отíде на домá му, вéли на женáта му: "мари жéну, Господ и нас на имјáл на ýм"* [V,PM(13)].

**ума** f 'вид земја, бела иловица' – се додава кон благото вино (*ширата*) за да се *запрсти* (сп. *прс* 'ситна земја'). *Запрстувајнето* се врши на овој начин: во вршник ќе се испече *ума*, така што ќе се претвори во ситен прав како пепел. Уште кога е вруќа *умата* се сипа во кацата каде што има *шира* и при тоа се меша додека не се крене пена на површината на *ширата*. Оваа *запрстена шира* потоа се *пудваруве* за да дејствува *умата (бела прс)* на *ширата* и потоа се вари *пекмес* [ТГев(356)]; ~ *мáјкăта бúла мăштéа. Имáла ину-дéте и инă-чýпа. Мáјкă-му нé-ă сăкáла чýпăта... сăкáла д-ă-зăкóле чýпăта. И му-вéле сéга: "Ај ќи-бéгăме", нăбрáт-му му-вéле. Гу-зéвăт чéшл'ут и згрáна* (вид чешел што служи како шнола, ја придржува косата) *и ýма. А-фăрл'а тá ýмăта, сă-чúне ќáл* [ДК,Ран(125)].

**умдиса*** impf 'се надева' ~ *Тогас татку му му вели: "ми, синку, хождаш, бари татку ти со тебика да си радува!" Тојнака му вели на татка му: "тате, јазика ем ке идам, ем умдисам на Бога да са вăрнам сос млогу слава"* [V,PM(51)]; ~ *кáк си дујдéле и прăвнити, умдисáле шо ки-зéмат пóвики; и на них му дадé пу двé грóшови. Кáк и зéле фатúа да сă л'ýтат на стопáнут; ем вел'áле: Вúа пóнапукóшнити и на ні́х су нáс тóкму, шо тегл'áхми врукúната и тувáрут* [MV,K(315)]; ~ *и áку дáвати на зáим, ут тúи шо умдúсати пá да и зéмити, шо дáр ки бúди на вáс? Оти и грéшните л'ýди пá на грéшнити и óни си земýат, да и зéмат пá нáзут. Тукý вúа да милýвати на душмáните, и áрно да му чúните, и да му замýати, и за нáзот да нé си ýмити* [MV,K(273)].

**уме (са)** impf 1. 'мисли' ~ *и áку дáвати на зáим, ут тúи шо умдúсати пá да и зéмити, шо дáр ки бúди на вáс? Оти и грéшните л'ýди пá на грéшнити и óни си замýат, да и зéмат пá нáзут. Тукý вúа да милýвати на душмáните, и áрно да му чúните, и да му замýати, и за нáзот да нé си ýмити* [MV,K(273)]; ~ *што изникнало секакво цвете] бело, црвено, жлăто, зилено] чудат са умат кого да пушчат] кого да пушчат, да гу заграде] Ристо да ода, да гу заграде] Марија да гу навада су чисто сребро] су чисто сребро, су десна рăка* [ТГев(164-165)]; ~ *си óде пáк, дéка бил нă кунáк, сă-ýме, сă-чýде, ни јáде ни пúе. Пумuнá едúн дéн-двá, тóа дéтто, шó гу купú, гу-пúте: "шó бе чóрбаџи, ти нú јáдиш, нú пúјш, шó úмиш?"* [И,Гг(111)] – во контекстот се среќава необичен редослед – приближните броеви се одделени со именка: **пуминá едúн дéн-двá**; ~ *а пă дéтто му бúло вăзрăсно, усумнáјсе, дăвăтнáјсе гудúшно му бúло дéтто. И глéде, тáтку-му сă-ýме. О-зăвáруве дéк сă-ýме* [ПДој(144)]; 2. – **(сă)** 'се грижи, се двоуми' ~ *да кóга ки ви нóсат на вáс на сóбур и на сăдба и на пувéлити, да не си*

*ýмити как и шо ки удгувóрити, оти Свéти Дýх ки ви кáжи на вáс на тóа сáат тúи шо трибувáле да рéчите* [MV,K(298)]; ~ *за тó ви вéљам, ним да сă ýмити: за дýша ви, шо ки јáдити. úли шо ки пúити; нúто за снáга ви, шо ки му ублéчити, не и пóвредна дýшата уф јадéнито, и снáгата уф ублéклуту?* [M,VK(259)]; ~ *да вéли идéн уд Ученúците нéгови: Зáшто вóа мúру не си прудавáл за трúста грошóви, и да му сă дáди на сиромáсити? Му ричé вóа лáф, нé и што сă ýмиши гиá за сиромáсити, тукý бéши крадáч* [M,VK(288)]; ~ *сáмо сă-ýмум, кá ќо:* (< ќе го)-*прăкáрме тóо стýт вáа зúма* [ПК,2(120)]; ~ *áма тó нóгу лóш, нóгу клéт. Жéнта мúр нимáла уд-нéго. Сă-ýме, сă-чýде: "Шó дă-прáе сéга? Кăк ќи-му-кáже?"* [ДК,Лип(115)]; 3. — **(се)** 'се сети' ~ *éту твóјут Цáр úди, вјанúк нáврăс мăскичка. Ма Ученúците не и пузнајáле вúи рабóти уд нáпри, тукý когá сă приславú Исус, тóга са умúле шо бúле вúи писáни зáрди нéгу* [M,VK(288)]; 4. 'се реши' ~ *сă армасá Мáјка му Марúа су Јóсиф, óйти нé а зéла, си нáшла тéшка ут Сфéти Дýх Господúнцки. Јóсиф чýнки бéши прáвин, тукý сă умú да а устáва скрúшно. Кá сă умú такá, éту и Ангел Господúноф му фанá на сóнут* [MV,K(304)].

**умéе** impf 'знае како треба нешто да се направи' ~ *кá уддéл, ни-кóжа úма, ни-пáри úма. "А-бе, ричéл, дека-ј кó:жта? Дă-ма: плáтише, шо сáкиш ин прáви!". Дăрво удгувóруве ли, дăрво, нé удгувóруве. Ус-бăлтúта, а-брé, а-брé, гу-нăсéчуве, то: дăрвуто пăждúне, пáри пăлăн уф-нéтре. Сја: сáм нé му-умéе шó дă-нăпрáве нă-пá:рте* [ПКук,Ник(161)]; ~ *за-нúшто нé-о-бúве, нé о-умéе нúшто, чúниш ус-мóч прáвин* [ПК,2(206)].

**умéкне** pf 1. 'стане мек'; 2. 'изгуби од јачината, стане погоден за работа' ~ *ќи-фáте нéкаа југувúна, ќи-умéкне тит'ýно, тóги ќи-дúплиме* (= ќе го ставаме во калапи) [ПК,2(55)].

**умен*** (и: **умин**) adj 1.'паметен, интелигентен' ~ *тогáс мáјка ú ное поýмна, фáти рăци да крăши и да вéли: "вáрај, кéрку, това е за лóшу, ама булáкым на детето да нé си чúни нúшту"* [V,PM,31]; ~ *на тóа врéми, дóшал Јóсиф ут Ар... ýмин, разбрáн, и он бéши идéн шо чéкаши царштúната Господúнова, чинú наéт' да утúшал на Пилáто да му сáка Ив-увата снáга* [MV,K(255)]; ~ *на вáа саáт си радувáл Исус уф сăрцито да ричé: На тéбе, Тáтко ти са испувидјýвам, Стопáн на нéбито и пу зéмњата шо си а скăрл* (? 'скроил' = уреди нешто како што треба) *вúа ут дaлбóки л'ýди и ут ýмни, и си кажá вúи на дитúшта* [MV,K(292)]; ~ *вéли на жéна му: "марú жéну, ýтри да ми клáдиш л'ап аф тóрбата. Јазе ки си úда да тéрам кăсмéтјут ми". Фатúла тјáнака да плáчи, да вúка. Ама тóјнака, кату ýмин мăж што бéши, земá тóрбата сос л'áбут и трăгнáл* [V,PM(31)]; 2. 'корисен' ~ *тој гувидар имаши негово едно харно дјате мошни малку и гу пушташи аф скол'уто, да са учи книга и други умни работи* [V,PM,95].

**умéсе** impf 'личи' ~ *тóо нýчто цéло нă-дéд-му умéсе* (= внучето многу личи на дедо му) [ПК,2(120)]; ~ *умéсе нă-бăшчá-му* (= личи на татко му) [ПДој(133)]; и: **мéсе** ~ *тú пa úч нé мéсиш нă-мáјк-ти, чúниш чýзда-си* [ПК,2(120)]; односно: **умјáсе** ~ *Карá-Циндéм*

*кăжýве нạ-дујнá-ѓузилúјкăта: "Вóа умјáсе нạ нáшут чувéк. Тóлко врéме зăгúнин, ама нạ-нéго умјáсе". Они турúле адна чáша утрóва, áко дă-гу-пувлáдăт Јарắм–Минăрéто дóло – дă-сă-утрýăт, дă нé сă-дáат живи* [И,Гг(115)]; ~ *жената му пот лагăмот по-напрет отиде на зетјут, са чини нивјаста. Фатиха да венчават. Куумциата гледа, кату неговата жена умјаса нивјастата* [V,PM,25]; ~ *да видими сетника, тој как ке да ти рече, ча гледам, татку, тој човек многу е прокопсан, не умјаса на прост човек* [V,PM,54]; ~ *на тóа врéми, ка си дујдéл Исус на сúнур на Ка..., распúташи на Ученúцити нéгови, и вел'áл: Аџиба за штó ми умнјáсат на мéн л'ýдити, да бúдам Човéшноу Сúн?* [MV,K(322)] ~ *небéсинта царитúна умн̄јáса су чувéк идéн стопáн, шо испаднá нóгу рáну да фáти аргáти ѓунлукчúи за лóзиту. И са пазарисá на дéнут пу двé грóши* [MV,K(314)] – широката употреба на множинската наставка **-и**, овде (во Долновардарско) како да добива карактер на сеопфатност, тоа се потврдува и во овој контекст: **на дéнут пу двé грóши** (наместо: 'по два гроша'); ~ *бáбата му вéли: "а брé сúнку, сегá, заштó си чинúл цăрјув зéт, три днú мéни ми забравú!" Ч'ýнки брáтите са умјáсаха, и кучúнтата са умјáсаха и кóните* [V,MP, 144]; сп. дел од свадбениот церемонијал: — свадбата почнува во сабота навечер кога ќе дојдат *тапајне* (музичка група од тапан, зурла и "цура"), ќе почнат да свират и младите да играат. Штом *тапăнот* (би требало 'тăпăнут') ќе удри присутните ќе речат: *"Ха, саји било свадба брej... Е, сега праличе, умјасе на свадба. Свадба биз тапајне, црква биз поп! На свадбата душа даве тапăн"* [ТГев(168)].

**умéси** pf 'од брашното со месење направи тесто' ~ *И чул'áкạ сạ-пригóтвил за-умирáчкạ. Кáзăл-хи дạ-утрéби жúту, дạ-умéси хл'áп и дạ-сфáри фăсýл зạ-прéкăда. Сúчку биlό гутóу и тóј утишéл* [ВДр,ГБ(331)].

**умии*** pf 'исчисти со вода, измие' ~ *владиката пак му вели: "ади господине,...Госпот пак ке да печали". И сиромаху кандиса, са чини каил, му баца рăката на владиката и си отиде на дома му. Утрината станаха от спанету, са умиха, ету и владиката* [V,PM,37]; ~ *утрината стана сиромахат от сонот, са уми лицето, са прикăрсти и киниса да си иди. На пăтју гу и фатил един страшин дăш, един страшин облак* [V,PM,93]; ~ *утринáта станá от сóнот, са умú, направи си мóлбата, и такá гу викнá гóри дéтето и му вéли: "а брé дéте, от којá зéмја си тúнака?" И тóј отговорú: "јáзе сам, господúне, от Солýнска зéмја..."* [V,PM,152] – од текстот излегува дека пред повеке од 100 години за македонските жители од Солунско Македонија се изедначува со *Солýнска зéмја;* и: **умýи (сă)** ~ *са чинú кату прóсик, вéли нá женá му: "са мóл'а кирá на вáс, да остáним товá вéч'ар" Кату му дадé умýјни да са умýи, го познáла от прăстинот ча је нéин мăж ѝ* [V,PM(110)]; ~ *ја утрината сатју на четритја излела куконата с-хизмиќарката долу да си умуи на хамамјут, си распримени, влезе на хамаму, остави на удајушката рубите ѝ, с-сè алтăни тамо* [V,PM (165)].

**умијас** m 'лик' [ТГев(478)].

**умир** m 'скратена форма од *умирачка*' во која се чува само глаголската

основа (сп. **пек** од ’пече’) ~ *да не́ си разумя́ати ка́к и шо́ да ре́чити, оти на то́а са́ат ки ви си до́јди на у́мут шо да ре́чити. Сфи́ти Ду́х, Та́тко ва́ш ки прика́жува за ва́с. Да ки прудо́са бра́т на бра́т за у́мир, и та́тко на де́тито* [MV,K(326]; ~ *си прикажу́ваа су не́гу, шо би́ле М... и Илиа, шо виде́ле на сла́ва, вела́ли за у́мир не́гуво, шо ки са да́диши на Јерусали́м.. Па Пе́тро и дру́зи би́ле за со́н уте́пани* [MV,K(327)]; ~ *Ра́тка си-вле́гла грӑди́нка[ се́-кӑкфо цфе́ке дӑ-бе́ре[ оф-оф Ра́т-ко бре[ у́мир, зӑги́нӑм зӑ-те́бе* [ДК,Рк(159)] – во контекстот се среќава беспредлошки додаток за место, што се третира за посебност навлезена од јазиците на балканската јазична алијанса: **Ра́тка си-вле́гла грӑди́нка,** наместо: ’си влегла в градинка’.

**умѝра*** impf – 1. в. **у́мре** ~ *Го́це Де́лчуф ви́кӑше: "Мӑкидо́нија на́ша ќе-ј". Дӑ не́ о-изда́дӑа, о́н не́ уми́раше. Нӑ-мо́жӑа до-уте́пӑт нӑ-не́го. Ше́тше пу-Ту́рците, не́ о-фӑти́а* [ВКук(288)]; ~ *Арно а́ма, у-то́ вре́ме кра́лцкӑта ќе́рка сӑ-рӑзбуле́ла. Бо́лна, бо́лна – ќ-у́мре. И ту́ка ти́шла ни́куј те́тка, па упи́та: "Шо́-е мӑр ќе́р-ко?", му-ве́ле. Кра́лцкӑта ќе́рка му-ве́ле: "Има́ше иду рибар ту́ка. Ак не́ гу на́јдите то́, ја́с уми́рам"* [ДК,Ран(128)]; 2. ’се смири’ ~ *и га удриваши кату кини́са гими́ата аф море́ту, еди́н де́н от дека изле́зи една́ фурту́на што́ту гими́ата га изди́гаши едно́ минаре́ го́ри и га удри́ваши на море́ту. Стана́ха сички на мо́лба и л'у фа́ти он да са мо́ли са уми́ри море́ту* [V,PM,23].

**умирајне** n – в. **умира́чка** ~ *"блазе ги оние, што умрјаха, и тешку на ониа што са родиха! Ету да познаши, ча твој брат аф такоф вечир ке да умри, та и на животат му добар ке да е, и по умирањету му пак добар"* [V,PM,85]; ~ *ако му е за умирајне, пуд камин да гу кладиш па ки умре* (= од пишаното, од судбината не се бега) [ТГев(248)]; – кај постелата на тешко болниот, освен Евангелие редовно се донесува и иконата на Св. Андон, бидејќи народот верува, кога ќе се донесе неговата икона, *ако му е* (на болниот) *"за умирајне, ки умре, ако му е да стане, ки уздравеје"* [ТГев(27)]; ~ *Св. Атанас е лек празник и не е аталија* (судбоносен). Обично се празнува до ручек, а попладне *не е грота да са работе.* Кога ќе дојде Св. Атанас тогаш е *сред-зима.* Мачно е до Св. Атанас, а штом тој ќе помине *"и тоа што му беше за умирајне – не са прадауве"* (иако беше тешко болен нема да умре) [ТГев(26)].

**умира́чка** f 1. 'состојба кога живото суштество (човек или животно) ќе престане да живее' ~ *му-рекла́: "Ти́ крие́ш н'а́шту и ни-ште́ш да-ми-ка́жеш". Мӑжӑ-хи рекӑл: "аку ти-ка́жа шта-у́мр'а". Т'а́ би́ла ло́ша же́на и му-рекла́: "Не́ка да-у́мреш, ӑма-и́скам да-ми-ка́жеш". И чу-л'а́ка са-приго́твил за-умира́чка* [ВДр,ГБ(331)]; ~ *и то́ј му вели́: "ох господи́не, оти́дох ха́рно и собра́х, што́ пи́шиши тефте́рот, ама́ сега́ на вӑрновани без мӑра са куртулиса́х от умира́чката"* [V,PM,25]; 2. изр.: **нӑ-умира́чка-ј** ’се кажува за некого што му дошол смртниот час’ ~ *збѝре ду́ша, сӑ-мӑче, ќ-у́мре* [ПК,2(164).

**умовѝт** adj – в. **умовитин** ~ *чини́ха еди́н но́в ихӑр и еди́н и́маха: кој доби́тук ке да фле́зи а́ф ве́ткио ихӑр да е на умови́тију си́н. Ги*

*удріха добіцщиту, фатіха да флéват на вéткио ихӑр* [V,PM(124)]; ~ *еднó врјáме ймаши едйн човéк двé сйнови: едйноју бéши умовйт, дрýгију барлйв. Дојдé врјáме, тáтко им умрјá, рéкоха меѓу нйхка да си удјáлет имáниту* [V,PM,124] – во контекстот се среќава пример за нарушена конгруенција: формата за ж. и ср, род **две** се јавува како одредница на именка од м. род: *двé сйнови,* наместо 'два сина'; проф. Конески случајот го објаснува како влијание од грч. јазик.

**умовитин*** adj 1.'разумен' ~ *"кату битиса кон'ут, отидох, дури да гу извадам от таму, и јаз и кон'у си намокрихми, со сè са укӑпахми". Кату чу така царјут, поверува веки момата сиромашка да е нај-умовитна на светут* [V,PM,55]; 2. 'итар' ~ *едно времја са станаљи троица другари, и троицата умовитни, трӑгнаха да подат на Стамбол. И кату отидоха си шетаха две-три дена по ч'аршата ... да излӑнжат* [V,PM,177].

**умóре*** pf 'почувствува замор' ~ *Кушáрӑта билá дạлéч извӑн сéлуту. Мӑжӑ̏ јáхнӑл кóнчјӑту, пӑк-женӑ̏тạ сạ-кáчилạ на кубйлатạ И двéт'ạ билй трýдни. Пу-пӑ̏т'ạ кóнчјӑту сạ-умурйло и кáзӑлу нạ-мáјкạ-си чи-му-јạ-мнóгу тéшку* [ВДр,ГБ(331)]; ~ *едйн дéн станá зарáно, опрéгна óловиту, отйде на нйвата да óри. Едйнојут óл му бéши бјал, дрýгуту цӑ̏рно. На нйвата му тихйса да йма еднá стáра крýша, и тóјнака, кату óриши мнóгу сáат, са умурй* [V,PM,30]; ~ *"А, рéкӑл, чум ме е у кóпи!" "Ќи-гу-фáтум, си-прӑмйсл'ӑве, ќи-м гу-скйнум врӑ̏тут куту нạ кукóшка". Ќạ фáшќӑт д-сӑ бóрӑт, Јарӑ̏м минӑрéто сӑ-умурйл* [И,Гг(113)]; ~ *и угворй* (не: 'удговори' ?) *Сймон, да рéкạл на нéгу: Пувéлин, сӑ̏та нóќа си умурйхми, да нйшто не фатйхми; йлим за твóа пувéла да а фӑ̏рлам грйпут* (мрежата) [MV,K(272)]; ~ *на т̄óа врéми, йди Исус на г̄рáда Сам... блйзо ут̄ сéлот̄о шо му дадé Јáков на Јóсиф на сйн му. Исус вйки кá ут̄идé нóг̄о п̄ӑ̏т̄ си-умурй, си сéдиши ду бунáрут̄* [MV,K(256)].

**умразија** f 'кога меѓу некои луѓе постои злоба, омраза' [ТГев(478)].

**умр'а̏л** adj 1.'умрен' ~ *аднӑ̏ жéнạ си-имáлạ гул'áму мумйче – Мạрýшкạ. В дóрạ си-имáли хýбӑвạ грӑдйна. С'áки дӑ̏н' мумӑ̏тạ утйвӑлạ нạ-сéнка пуд-дӑрóту дạ-киндйсạ. Аднӑ̏ш нạ-дӑрóту кáцнӑлу тилéнци ạ изрукáлу: "Киндизмýшику, Мạрýшику, умр'áл мӑ̏ш штạ-зéмеш"* [ВДр,ГБ(329)]; ~ *мӑ̏ртвин прáвӑт спурти Митрóвдин, спурти зӑпустéјне зạ Бужйќ, спурти зạпустéјне (вилйко) и спурти Питрóвдин. Нạ гулéмита сӑ̏бута нóсӑт сáјне куту ка рạздáвạт нạ умрéл* [И,Гг(118)]; ~ *нạјсéтне, кӑтó стйгнӑлạ ду-сéтнӑта стáја, вйд'ạлạ нạ-срéт стáјạтạ истéгнạли, умр'áл мӑ̏ш. Нạ-рӑ̏ките-му имáлу гул'áма книгạ* [ВДр,ГБ(330)]; во трите контекста л-формата **умр'а̏л** ја среќаваме со старата употреба, како гл. придавка (наместо 'умрен'); 2. изр.: **Умрело дете за баница** 'задушница' – во Гевгелиско се познати четири *задушници* (кога се раздава во спомен на умрените): **Зимски мртвин** – пред *Месни поклади*, **Питровски мртвин** – пред *Петровден*, **Митровски** – пред *Митровден* и **Умрело дете за баница** – во сабота пред *Сирна недела*. Според народното верување овој **мӑртвин** се поврзува со следниов настан: некоја бедна жена имала само едно синче, коешто не

можела да го исхрани; тој ден сите деца јаделе *баница* само за бедното немало. Мајка му го залажувала: *"Ки праве мајка, чедо, ки праве, ама три бели нема"* (брашно, масло и сирење). Детето чекало, се надевало и умрело викајќи: *"О леле баничка, о леле баничка"!* Саботата кога се слави овој **мăртвин** се вика *Шемата Сăбута* [ТГев(32)].

**у́мре*** pf 1.'почина, му заврши животот' ~ *не́кугаш уф-гра́до До́јрạн живạја́ле мӑш и же́на. Ти́ù има́ле две́ де́ца – Ива́н и Ти́на. Ка́ има́л Ива́н де́сạт гуди́ни, а Ти́на се́дạм, ма́јка-им те́шко сạ-рạзбуле́ла и умре́ла* [Дој,(276)]; ~ *една́ врја́ме и́маши еди́н чове́к две́ си́нови: еди́нoју бе́ши умови́т, дру́гију барли́в. Дојде́ врја́ме, та́тко им умрја́, ре́коха меѓу ни́хка да си удја́лет има́ниту* [V,PM,124]; ~ *...и га уднӑсе́л нạ-же́нạ-му. И риче́л: "Гла́вạта, кạжа́л, на́ù. Те́, тạква́, тạква́-ј рạбо́тта". Зạ-дạ-не́ гу-пузна́ùт а́с ма̂-зе́х гла́вạта. Зạти́ и-тạка́ ќ-у́мрише, и-тạка́ ќ-у́мрише* [Дој,Н(279)]; ~ *во́, дạ-про́стиш, сạ-мучáл у-то́ù ку́пут унăтре и ваù де́н, у́тре, ваù де́н у́тре гу-нӑпӑлни́л то́ù ку́пут. Пу-вре́ме до́шло ре́т, ви́ќе зạ-дạ-у́мре. Устăре́л ви́ќе* [BM,3б(321)]; ~ *и риче́: ко́лку измика́ри ут та́тку ми са најаду́ат ле́п, и ја́с уд гла́дус ки у́мрам. Ки ста́нам ки си о́дам на та́тко ми* [MV,K(281)] – во контекстот се среќава уште еден случај за проширената употреба на предлогот **на**, во случајот наместо 'кај': **ки си о́дам на та́тко ми**; 2. изр.: **умре́ та па́ уживе́** (= се кажува кога некој многу ќе се исплаши) [ПК,2(205)]; **умре́ ус-утво́рни о́чи** (= умре без да му се оствари некоја голема желба) ~ *ја́, а́с ка́ ќ-у́мрум, ќ-у́мрум ус-ут̄во́рни о́чи о́т̄ нӑмо́ùш сј-оù ви́дум мо́ј Го́ле* (синот) [ПК,2(205)]; **умре́ла ѓу́пката шо-т фа́л'ше** (= обраќање кон некого што има високо мислење за себе и тоа го потенцира) ~ *но́г̄о си рӑбут̄ни́ца, а́ма умре́ ѓу́п̄кӑт̄а шо-т̄ӑ-фа́л'ше* [ПК,2(205)]; **ки са умре, емен дудека душа стоје ки са надејме** [ТГев(248)] (надежта последна умира); **мӑга́рто уд-зо́б не́к у́мре** (= кога некој ќе јаде (или пие) повеќе отколку што е нормално) [ПК,2(178)]; **лани баба умрела, ваа гудина зӑсмăрдела** (се кажува за работа што поминала, обично непријатна, а некој повторно ја споменува); **умре́ та́а** (= работите се изменија и не функционираат како порано) ~ *шо́ а́рно ни би́ше, ќ-о́јш ќи-си-нӑбе́риш уд-дво́ро сѐ не́шт̄о: круми́т̄че, лу́кче, мӑг̄дӑно́хче, а сја́а не́ма, умре́ т̄а́а* [ПК,2(205)]; **ако умре ки умре, уд** (пишува: 'уз') **Госпуд е, не-е уд л'уѓе. Баја луѓе чинуват па ништо на-можиш да им чиниш** [ТГев(248)] (против судбината човекот е немоќен); сп. уште верување: **куче кога вије некуј ки умре** [ТГев(247)]; **двујца на еднăш вода да пијат не чине, оти заедно ки умрат** [ТГев(248)]; **кога кукошка снесе нишан** (мало јајце) **некуј ки умре** [ТГев(248)] – во контекстот има употреба на перфективен презент: *снесе нишан* (м. 'ќе снесе'). Народот верува дека за да се избегне тоа 'пророчанство' треба јајцето да се искрши, да се измеша со брашно и да ѝ се даде на кокошката да го изеде; сп. поговорка: **Ако посакуваш некакво зло на Турчинот тогаш посакај да му умре волот, ако пак сакаш да му се случи зло на христијанин тогаш посакај да му умре жената**

[ТГев(273)]; клетва: **дома да не си умриш!** (= да умреш далеку од своите блиски) [ТГев(319)].

**умре́ни** (< 'умрене') n 'умирање, смрт' ~ *и Чувéшноу Си́н ки прудóсат на Хахáмити и на Граматíцити, и ки му присắдат на нéго за умрéни, и ки му го дáдат на нéго на Чифу́тити уф рắцити, и ки му сă бíјат пéза су нéго и ки му плу́јнат, и ки му утéпат на нéго* [MV,K(285)] – во контекстот е регистрирана неправилна употреба на кратките заменски форми како показатели на граматичките односи за прав и неправ предмет: **и ки му утéпат на нéго** (м. 'ки го утепат'), исто така, во истата реченица е регистрирана проширената употреба на предлогот **на** во состав на правиот предмет: **ки утепат на нéго**.

**умре́ш** m 'умирање, смрт' ~ *му рéкле Ученíцити: Афéндо, áко зáспа, ки си разбу́ди. И ричé Исус за умрéшут; па óни си у́мша шо му вéли за сóнот* [M,VK(284)]; ~ *кóј ки ми чíни ризíл ту́ка на зéмнја, и мóјти прикáзни ту́ка на вá рóда бирбатлíа* (нечиста) *и Човéшноу Си́н ки му чíни ризíл на нéгу. И вéлиши на нíх: Истíна вéлјам на вáс, шо íма ту́ка кóлку мíна шо стóјат, тíи нé ки вíдат умрéш, ду́ри кá ки вíдат Господíнова цáрштина* [M,VK(284)]; ~ *ка слушáле ученíците, паднáа нíчкум, и му паднá стрáх мóшни... да ричé: Станéјти да нíм сă плáшити. И как сă упулíле, нé видéле нíкој, туку́ на Ису́с сáмо; му пувел'á Исус да вéли: Да нé кáжити нíкој вó шо а видéхти, ду́ри Човéшноу Си́н да уживéи ут умрéш* [M,VK(327)]; ~ *при Вилíгден шéс дни́ пóнáпри дујдé Исус на Витáниа, тáму шо бéши Лáзар шо умрé, он шо гу кринá ут у́мришот* [M,VK(288)]; ~ *ут-умрéшо нé сă-бéге* [ПК,2(121)]; кај Таневиќ (од Гевгелиско): **умраш** [ТГев(478)].

**умрјант** adj 'умрен' – в. **умр'ал** 1. ~ *нивјастата, как гу виде са почуди, как да не си утруи. Тогас и царјут влезе да са кăпи и са утру; гу извадиха умрјант от казану и гу зариха* [V,PM,47].

**умрắкне*** pf 'се стемни' ~ *сéтн'и ѓи пустíх улóиту на-плáднина, пáк ѓи-пасíх, утíдух на-рéката ѓи-пóх, са-варнáх пáк спригнáх, фатíх сéтн'и бразнáх урáнуту, зашó ма-бíш'и и стрáх да-ни-дắжди, пáк урáх, сéтни умрăкнá* [ВБог,Нег(339)] – во контекстот има уште една потврда дека во југоисточните говори иницијалниот слог **во-** често се скратува во **о-**, односно **у-** : **ѓи пустíх улóиту** (< 'воловите') **на-плáднина**; ~ *на единáјси-та сáата пак испаднáл, да а најдéл дру́зи шо сéдија ајл'áк, да вéли на нíх: Зáшто стóити ту́ка ајл'áк виздéн? Му вéл'ат на нéгу: Нé ни пазарисá, нéкој на нác. Вéли на нíх: Удејтíсти на лóзиту. Кá умрăкнá вíки, вéли стопáнут ут лóзиту: Вíкај на аргáтиту* [MV,K(315)] – во контекстот е регистрирана уште една посебност, позајмена од балканската јазична алијанса: изразување на припадност, што го заменува стариот посесивен генитив-датив со предлогот **од** (**вéли стопáнут ут лóзиту**); од истава регија (конкретно од Кулакија, Солунско) Конески во својата Историска граматика наведува уште еден ваков пример: **златоту ут агата;** што потврдуваат дека крајните југоисточни говори, заедно со западното наречје, влегуваат во зона со изразено влијание од

балканските несловенски јазици; ~ *тогáс вéл'ат: "Ангелúну, ох, дóдини, Ангелúну, вăрни си наsáт да зéмиш сăдовето! Ги забравúхми тáмо áф горáта." И тјáнака са вăрнá, отíде нá горáта; бéши умрăкнáло. Тáмо најдé една мрáф-кана* (пишува: 'мрафка на') *дýпка* [V,PM(132)]; ~ *и кату идиши, на пăтју умрăкна; на една страна најде един стар човек, имаше от-прет му един вогин* [V,PM,47]; ~ *и си наближúа уф сéлото шо óдиа, па óн приздељýваши далéко ут нúх да си óди. Да му сă мóлиа на нéго éм вéлеа: Ела су нáс, óпи ум-ракнá и пуминá дéнут. И утúшал да си нокáва су нúх* [MV,K(253)]. Безличниот глагол **умрăкне** (се стемни) во контекстот што следува се однесува на лица: ~ *Дéцăта кă-чýле тáка, нóшкăта стăнýвăт. Дур-дă-стáнăт óни дă-нăпрáвăт тáа рăбóта, зéле чéшл'а, бричóј, нужóј су-нú, бéгăт. Он су-кóјнут вéтер д-и-стúгне. Фăрл'ăт... Ини-бричóј никнýвăт. Бигáле, бигáле, е* **умрăкнáле** [ДК,Лип(115)].

**ўмрăн*** (и: **умрéн**) adj, 1.opp. на 'жив' ~ *нă-лисúцăта ѝ сă-прăјăдéли рúби. Лигнáла нă-адúн дрýм и сă-чинúла сáнким ўмрăна. Пу-тó: дрýм вăрвéли уд-врéме нă-врéме пăзăрџú:* [ВКук,П(285)]; ~ *лјýди шо си наóѓат на темнúца видéле гулéм вúдело, и тúи шо седéле уф сéлото, и умрéнити дýши, угриá вúделот на нúх. И тóга зафатú Исус да кажýва* [MV,K(309)]; ~ *на вúа дванáдесет а пушти́л Исус, и му пувељá на нúх, ем вељáл: На чýздивéрни пăтúчки да нé си óдити. Бóлни л'ýди да и лекýвати, кéл'уви да и чúстите, умрéни да и крéнити, дáр зéхти, дáр да дáвати* [MV,K(323)]; ~ *И éт-ти адúн мăт-рăпáс нă-кóла (нă)тувáрна сус-рúби вăрве пу-дрýмо. Кугá дујдéл ду-лисúцта, глéде ўмрăна лисúца нă-пăто* [ВКук,П(285)]; ~ *и когá отúшле вóлците да-вúдăт, когá го-видéле умрéниут вóлк фăтúле да-сă-вúкăт за-да-бéгăт. Ут-стрáк шо-с-уплăшúле мăгáрто фăтúло да-рúка, кóчот фăтúл да-бýца на-дирéците* [ВМег,Сар(315)]; 2. изр.: **ўмрăно мăгáре уд-вăлк нé сă-бóо** ~ *тóо сă-вúке зă-нéкуј чувéк шо имáл нéкуј тишкутúј, нéкуј мăки дăлго врéме ус-нéкуј, сјáа гáаре утрăпнáл, сè éдно мó-ј* (< му е) *шó ќи-бúде* (в. **умрјант**). Сп. обичај: секоја жена, особено онаа што има умрено дете првото овошје, особено грозје или лубеница *гу раздаве за душа, првно да апнат умрини души, зă-ўмринте, тóо пă јáдинто шó-ј: чинúцта, лéпче, гурбúј сă-вúке зáдуша* [ПК,2(165)]; [ТГев(33)].

**умудре*** pf 1.'стане паметен, мудар'; 2. – **(са)** 'се смири, во случајот времето' ~ *вечерот са спали харно, и времето са беши умудрило. Ут-рината станаха, са умуха Гăр-циту и седнаха да пијат ракиа* [V,PM(179)].

**умўа (сă)*** impf 'размислува' ~ *да си умýати за ублéкло? Учéјтисте ут цвéтиците уф урмáнут как пурáс-тат нúто са мăчат, нúто прéдат* [MV,K(264)].

**умўјни** n 'средство за миење, сапун' ~ *са чинú кату прóсик, вéли нá женá му: "са мóл'а кирá на вáс, да остáним товá вéч'ар" Кату му дадé умýјни да са умýи, го познáла от прăстинот ча је нéин мăж ѝ* [V,PM(110)] – познато е дека предлогот **от** во југоисточните говори има широка употреба, во контекстот се јавува наместо предлогот 'по': **го познáла от прăстинот.**

**умуле (са)** pf 'се кажува кога кобила ќе роди подмладок'; некои викаат: *са уждребе* [ТГев(365)].

**умурни́к** m ~ *умурни́к гу ви́куме ни́ă ко́га уд-ни́где ве́тăр не́ма, а но́го-ј то́пло* [ПДој(130)]; и: **умăрни́к** ~ *кă-ј но́го зąпурни́чаво, те́шко сă-ди́ше, са́мо сă-по́тиш. Тąка́-ј пред дą зăвăрне до́ш ле́тно вре́ме... ~ шо́ умăрни́к би́ше ва́адин, ќи-пу́кне чове́к. Ка́ зąвăрна́ убувина* [ПК,2(121)].

**умут** m 1.'надеж, планирана активност' ~ *уму́то ме́-ј уф-мо́мте, си́но не́-нă-пугледнуве, не́ пą не́што по́фќе дą-че́кме уд-не́го* [ПК,2(121)]; ~ *му рекоа на протудраку: "Тој јунак што са чини на тебика хизмиќар, да знаеш, ча теби ке да ти погуби". Тој им вели: "Да видими, тој ке да ми погуби, или јазика ке да гу пека на ражен чивирме". Протудрак сос оно умут гу беш земал хизмиќар, за да гу испечи* [V,PM(73)]; ~ *бидејки тука руден, и като шо гу имам пуминато детинството ми и шо гу знам селто лагам оти не ки биде лошо да а пузнајам русската публика тро-тро су живувачката ув во село* (станува збор за родното село на Мисирков, Постол, Еницевардарско). *За ва работа јас имах умут да се зафатам оше прăвнјут пăт* [МЕ,Р(69)]; ~ *ус уму́то си-устăна́* (= залудна му беше надежта) [ПДој(130)]; 2. 'слепоочница' [СКук(338)].

**умăлее** pf 1.'изгуби свест'; 2. изр.: **о́мăла дă-му па́дне** (= да изгуби свест) ~*Дắрво удгуво́руве ли, дắрво, не́ удгуво́руве. Ус-бăлти́та, а-бре́, а-бре́, гу-нăсе́чуве, то: дắрвуто пăждине, па́ри пăлăн уф-не́тре. Удде́л, па́ нă-бра́т-му кắжăл."Да́ј д-о́јме, риче́л сја: бра́т-му, д-о́јме дă-ј-зе́мме". Удде́ле за́дно. Па́рте ка́ виде́л, зна́чи, о́мăла дă-му па́дне* [ПКук,Ник(161)].

**умăрде (сă)*** pf 'се раздвижи, се размрда' ~ *"Си-же́ни о́н, ско́ро дă-си-о́диш". "А-аа, дă-ми-те́па". "Не́ма дă-ти-те́па, му-ви́ка то́ј де́јту, ја́с сăм ту́ка. Ха́ј пу-ме́не", и му ă-но́си до́ма. И га́здăта то́гăј сă-умăрда́* [ВЕв,Кор(306)].

**умăрни́на** f – в. **умурник** ~ *шо́-ј фă-ти́ла адна умăрнина, ќи-испу́кат л'у́јто* (луѓето) [ПК,2(121)].

**умăрсе*** pf 'кога за време на постот некој од верниците ќе касне нешто мрсно' – *секуј житвар се труди ду Питровдин дужније* (да заврши со жетвата). Ако некој сепак не заврши го исмеваат со зборовите: *тој ден жетварот трибуве сус–штркăл да са умрсе* [ТГев(337]; – во врска со постот се случува некој од верниците негативно да реагира: "*Што има џанум, оти чувек ки мрсе! – Да утепиш чувек, да уткрадиш, да накливетиш, да издадиш – тоа е грех, исе, оти ки апнум месо или млеко па ки згрешум! Сакале попуве па а правиле воја работа*"; сепак ако на верникот му предложите да го напушти постењето тој ќе ви одговори: "*Е што да са умрсум салде за вадан? Да имум ката ден да јадум, ајд да са умрсум, ама за един рачок?*" [ТГев(308)].

**унадашин*** adj 'нешто што се очекува за прекутре, односно во иднина'; сп. обичај: – кога се слави прв ќе се прекрсти домаќинот и ќе благослови: "*Госпуди Боже и свети Ѓорге, на душмајне на врат им стани, басрет им фати* (= оневозможи ги во лошите намери). *Госпуди Боже и Свити Димитрија и унадашна свита Нидел'о, на помуш да ни бидиш, лошо на арно да убрниш*" [ТГев(210)].

**уна́ди** pf 'стори, направи нешто' ~ *Ара́пите пу – па́мпурут у-бӑрзи́на. Кӑудéле, удéле стрéт нóш дéка удéле, стури́ле дӑ-гу-фӑрл'ӑт у-мóрто. Чу́пӑта дáаап пи́штулут, му-вéле "Не уна́ди! Изва́јте-гу, фӑрлите-гу нӑ-пристӑни́штто! Зáшт дӑ-гу-утéпӑте?"* [ДК,Ран(131)].

**уна́·дӑн** adv 'денот што следува по утрешниот (ден), задутре' ~ *нé му се дáве нӑ-цáро злáтнӑта мӑши́на. И-тó· дóктуро вéле: "Јáс у́тре, уна́·дӑн си óдум, пу-тó· нӑ-мéн ме· вóл'ӑта, аку сáкиш дӑ-ми-дáдиш дóбро, аку-нé ки-стáнум ки-си-óдум"* [ПДој(149)].

**унамéсти*** pf 'надокнади, надомести' ~ *пáк Афéндот му ричé на нéгу: Арно и, измикáр мóј дóбар и верувáн* (= верен), *за мáло ни́што* (заменките 'ништо' и 'нешто' се мешаат) *стуá верувáн, за нóгу ки ти унамéстам; флéзи на рáдус Господи́нову твóј* [MV,K(271)].

**унạпрéди** adv 'порано' ~ *унạпрéди си́те адéте си-ј-пра́вӑхме;* и: *уднạпрéди си́те óдӑхме пу-ви́зи, сӑ-знáјше рудни́нство, сјáа га-нéма тáа* [ПК,2(121)].

**уни́ште** pf 'убие' ~ *áма сạ-нạстрви́ла еднá мéчка и сéкуј дéн му-земувáла пу-еднá óфца. И вóа чувéк разглáсаве низ-нéговта окoли́ја дáли ќạ-се-нáјде нéкуј дạ а-уни́ште мéчката, нóго ќе-гу-нạгрáде* [ВГ,Мир(273)]; ~ *Áма кóа рýди́ла óна, си-кучи́ла и кýчкӑта, сạ-мáчила и мáчкӑта и ви́ја кóа чýле дéка вá рудúла óдӑт нӑ-бӑби́цӑта: "Нá-ти тóлку пáри, кáко знáиш дӑ-и-уни́штиш ви́ја дéца!"* [ВЕв,Кр(301)]; ~ *имáло тáм бéгӑве. Зӑ-врéме рáто Бугá·рто и-типáле, и-клáле, о-зӑклáле тóӑ шó-ј бéго и сӑ-пувличéле нáм.... Булувáн нӑцéло гу-униши́ле, знáчи мӑ́шко, жéнско, дéца, сè униши́ле* [ПДој,Фур(175)]; – во Дојран и Дојранско при анкетирањето го констатиравме зборот **рат** 'војна', во прв момент помисливме дека се работи за позајмување од север, но и при повторното испрашување беше потврдено присуството на споменатава единица и така заклучивме дека се работи за архаизам; сп. стсл. **ратъ**, рус. рать, срп. ( и хрв.) rat; ~ *"Е пӑ, знáиш кáко – ричé – пӑ дру́гите жéни пучнáа дӑ-ми-се-фáл'ӑт áко нé-и уни́штӑм дичи́јнӑта ќи-ми-уни́штӑт óни нӑ-мéне, и јáс зӑ-пáри си-излӑжáх, дичи́јнӑта ги-зéх и-фӑрли́х пу-Вáрдӑр* [ВЕв,Кр(303)] – во контекстот имаме нерегуларна употреба на предлогот **пу** наместо 'во': **дичи́јнӑта ги-зéх и-фӑрли́х пу-Ва́рдӑр**.

**уни́штин*** adj 'сотрен, го нема меѓу живите, односно постоечките' – в. **униште** ~ *Булувáн нӑцéло гу-униши́ле, знáчи мӑ́шко, жéнско, дéца, сè униши́ле, нóго мӑ́ки имáле. Тáмӑ нéма сéга сéло, нӑцéло-ј уни́штино, ду-Цӑрни́чӑни. Ки-дóјдӑт, жé·нта ќа·* (< ќе ја) *зи́мӑт, кóӑ им сӑ арéсе и-да· нéма. Уф-бунáрӑ клáвӑт л'у́јто* [ПДој,Фур(175)].

**унóо** pron 'она' ~ *т̄ạкá му-иде лáфут̄, си-п̄рáвме маабéт̄ зạ-т̄óо, зạ-унóо и нạ-аднóш му-т̄ики́не, сј-уддé, мạ-уст̄ави́ нạ-п̄ӑ́т̄ут̄ сáм* [ПК,2(199)].

**унӑкá** adv 'на некаков начин, онака' ~ *сáма сӑ-пугуди́ла мóмӑта; а излӑ́жуве бáбӑта: "Тӑкá шчерко, унӑкá шчéрко, бӑшчá-ти мӑ-пушчи́", то·, дру́гото, а-зиму́ве, а-нóсе* [ПДој(155)].

**унӑтре** adv, opp. на 'надвор' ~ *é, вó нáшу дéте Ми́ци пӑ му-сӑ-згуди́ла ни́куạ бӑлти́јкạ прит-нéгу, тá· фóртумта ӑ-сичéл. Вјáве Мӑру́шкạ унӑтре, кóј ки-ӑ-фáте – Пӑну́ла* [ВМ,Цӑр(320)]; ~ *нӑ-трéтјут дéн*

*па́ о́де ӑнӑмкӑта, му-и-шу́ка, му-и-шу́ка ба́смите, и-уста́ва. Нӑ-тре́тјут де́н му-уста́ва иднӑ кӑрпа вӑрза́на у-ба́смите унӑтре* [ДК,Ран(134)]; ~ *во́, да-про́стиш, са-мучá.л у-то́· ќу́пут унӑтре и ва· де́н, у́тре, ва· де́н у́тре гу-нӑпӑлни́л то́· ќу́пут. Пу-вре́ме до́шло ре́т, ви́ќе за-да-у́мре. Устӑре́л ви́ќе* [ВМ,Зб(321)].

**уо́оп** interj 'искажува изненаденост' ~ *"Ајде та́тко, ве́ле не́мӑј га́јле! На-у́чу уд-не́го по́јќе". Уо́оп, сӑ-чи́не идну ко́јн. – "Вја́ни та́тко!, ве́ле. Се́га, ве́ле, ќи-мӑ-изва́јш нӑ-пӑза́рут, бигo̅јте ко́ј ут-ко́ј дӑ-мӑ-ку́пе, а́ма ти́ угла́мникут не́ма дӑ-му-гу-да́-вӑш"* [ДК,Ран(141];

**упаса** (и: **упаши**) pf 1. 'стави колан на половината' ~ *исти́на, исти́на ти ве́л'ам, ко́га бе́ши мла́д, си опашу́аши са́м, и уди́л си кӑд си сака́; ка́ ки устаре́еш, ки раши́риш рӑците, да дру́г ки ти упа́ши, и ки би́диш кӑд не́ќаш* [MV,K(...)]; ~ *кату чу Грујо Шкиндерлиа така от кон'а му, отиде зема остра сабја, га кладе на кон'а на гредите, и тојнака са упаса харну, вјахна на неговата кон'а* [V,PM,77]; ~ *ја́с, ве́ле, сум ста́р, нӑ-мо́жум дӑ-ви́дум, а́ма о-гле́јш то· нӑ-висо́куто, та́м и́ма е́дно дӑрво, нӑ да́рвуто и́мӑ пу́шка, и́ма ве́ле и фишиклúј, та́м це́л кула́н; ки со·-упа́шиш кула́но и пу́шкӑта ки-са·-нӑра́миш* [ПДој (147)]; 2. сп. обичај: – кога ќе се вселат во нова куќа, наутро пред да запејат првите петли домаќинот и домаќинката се симнуваат в двор и целата куќа ќе ја *упашат сус конци*. Тоа го прават со цел куќата да биде недостапна на лоши работи [ВГев,С(301)]; 3. 'се престегна со каиш, со врвка, се врза' ~ *шо́-сӑ-рӑзмӑкна́л тӑка́, упа́ш-се, ту́р-сјаа куши́ул'та уф-пантало́нте;* ~ *упа́ш-јо· прӑга́чо* (скутник, престилка), *сте́гни-се ус-ка́ишо*; 4. fig. 'удри' ~ *упа́ш-јо· не́каа да-ви́јш ка́ ќи-бе́ге, литкани́к* [ПК,2(121)].

**упашан*** adj 'заобиколен' ~ *като шо ричеме земјата шо се пулја около Постол и су коа он има работа е повиќа поле упашано су планини или високи ридишта. Су море-ј заградено полјто сӑлда уд југ* [МЕ,Р(71)]; ~ *сӑта тија планини су сӑта му градишта, села, манастира, куриjи и др. работи, су сӑта поле шо гу имат упашано като су зунка, су блаттъ̆, су реката шо е пуслана като платно ув него, су селта расијани по полјто, су друзи турлиј шаренила* [МЕ,Р(71)] – во контекстот се забележува присуство на гл. конструкција: **има (нема) + гл. придавка**: *гу имат упашано*, што означува дека во југоисточните говори има навлезено посебности од балканската јазична алијанса (впрочем слично како и во западното наречје, иако можеби не во толкав обем).

**упаши́на** f 'последната ракија што истекува од казанот кога се вари' [ПДој(119)]; ~ *о́на-ј на-кра́јта, на-па́шката* (оттаму и името), *за-ни́што не́-ј, не́ сӑ-путре́буве* [ПК,2 (137)]; – в. **цура́**.

**упашува*** impf – в. **упаса** 'заобиколува' ~ *тија планини шо гу упашуват полто на југ и угри-сланца на Постол му велат Елимбо. Ут селто Постол не сӑ пулја морјто, сӑ пулја кату да не е трошка уд полјто заградено* [ТГев(253)].

**упива** impf, – в, **упие (са)** ~ *царјут имал и един друг кусур, којто пијаши млогу, са упиваши и кату безумен чинише; и затова то човек гу имаши по-верин от сичките* [V,PM,58]; ~ *кату чуха така они,*

*фатиха сами да вел'ат един на друг: "бре, и са упива царјут, ама и пак сас ум са врати!" Пак царјут, как ги виде, ча са оплашиха фати повике да ги вјаса* [V,РМ,59].

**упие (са)** pf 'кога некој ќе испие повеќе алкохол и е под негово дејство' ~ *от мăра час тиnăра доjдоха четириjсите филдиши, кату бивули, на ливадите; jадоха, jадоха зилена трjава, отидоха и на чешмата, на вода месту га испиха фрет ракиата, са упиха* [V,РМ,42]; ~ *тӯри, нáпиј-се; нé му-сă-мисли, ѓӯтни тáм, нé ќи-сă-упи́ји, шó сă-бóји?* [ПК,2(43)]; ~ *един вечер са упи царјут и чини каул сос едни богати, ча морету да гу испие, аку гу не пиј да им даде един чифлик на ним* [V,РМ,58].

**упикáса*** pf 'забележи, согледа' ~ *прáво кóга влéгла, ă-ви́шăл цáруво си́н кăко игрáла. А-фáтăл, и́гра пóлка су-нéа. Цéла нóш-е су-нéа. Вá мăшичéăта и та ќéркăта пудуéнта, стуéле нă-врáта, сăмо ѕиркáле, ѕиркáле... Вáа и-упикăсала, а ти́а нé-ă упикăсáле нéа кăкфá е* [ДК,Палј(120)].

**упинӯа (сă)** impf 'се опнува, се оптега' ~ *му дуjдé на Исус идéн човéк, му сă пуклуни́ на нéгу, ем му вéли: Дидáскале, ти дунсóх дéтито ми на тéб, а и́ма ѓáволцка рăѓа, и дéка ки пикáса шо ки гу фáти, гу трéси и сă упинӯа* [MV,К(284)].

**упи́ре** impf 'крепи, задржува' [СКук (337)].

**упириса*** pf 'изврши хируршка интервенција' ~ *уп̄и-кá сă-уп̄ирсáх, сăп̄рăрудíх, сă-сп̄асíх* [ПК,2(197)].

**упи́та** pf 1. 'праша' ~ *минáла аднагуди́на врéме. Цáрут гу-ви́ка чóјкут и му-вéле дạ-óде дạ-гу-зéва нáјгул'éмут си́н дạ-гу-упи́та дáли сạ-наӯчи зáнạт* [ВКај,Ран(322)]; ~ *идну-дéн Нăстрăди́н уцá стрéтнăл нă-пăту идну-ăскéрин су-иднă-гулéма тóрба нă-рáмо. Оцăта г-упитáл ăскéрину: "Шо нóсиш, бре ăскéрче, у-тá гулéма тóрба?"* [ДК,Деб(156)]; ~ *а óн сирумá, нимáше рудни́ни д-óде и дă-му-грéдăт у гóсти, а и нимáше цáмиа, бăрем дă-сă-пуклóне. Идну-дéн Асăн клал ниéт дă-и-упи́та сил'áјните: áко мóже дă-зéва и óн рисјáнцка вéра* [ДК,Деб(153)]; ~ *дéтто пуфáшта мăјстóри дă-прáве кӯјќа гулéма. Пáри и́ма, нéли? Арно áма, у-тó врéме крáлцкăта ќéрка сă-рăзбулéла. Бóлна, бóлна – ќ-ӯмре. И тӯка ти́шла ни́куј тéтка, па упи́та: "Шó-е мăр ќéрко?", му-вéле* [ДК,Ран(128)]; 2. изр.: **дă-му-упи́тă ӯмут** (= да види како размислува и што мисли да прави) ~ *али кóј тă-нăучи́ тăкá лéсну и спóрну дă-ткáјш, нивéсту? – Их пă-ти́! кóј ќи-мă-ӯче? му-ричé вá будăлăтă жéнă: сáмă сăми́чкă. – Амă-кá сă-нăучи́ сáмă, бре-кéрку? – му-вéле Гóспут, зă-дă-му-упи́тă ӯмут* [ВВ,(310)].

**упитӯва** impf 'прашува' ~ *и-зéл дéцта и и-зạнéсал кун цáрут. "Цáре – му-рéкал – зáнци-ј ти́ нạ-зạнáт". Цáрут гу-упитӯва нáјгул'éмут си́н шó зạнáт сáка дạ-сạ-ӯче". – "Сáкам тирзи́ја дạ-са-ӯчам"* [ВКај,Ран (322)]; ~ *гу искара чирак от млогу марифети, што знајал, и пак, л'у да му дофаждаши на царјут некои газа, отиваши на негу, са упитуваши "как да чина"* [V,РМ,61]; ~ *ă зăнéсфа нă-дóктуру. Дóктуру му-вéле: "Шó-ти-е? Шó тă-бóле? Кáжи!". А упи́тфа, óна: "Мјáууу!" Му-вéле нă-си́н-му: "Тӯка и́ма ни́шчо. Ни́куј ă-уврéди вá. Зéф-си-ă дóма!"* [ДК,Палј(125)] – во југоисточните говори заменските форми: **некуј**, **нешчо**, често се јавуваат

како 'никој, ништо', сп. пример од контекстот: *тука и́ма ни́шчо... ни́куј ӑ-увре́ди.*

**упи́ӑве*** impf 1.'(во случајот) му дава алкохол да пие за потоа да се однесува неконтролирано' ~ *По́пут ви́ке: "Пупӑди́а, мо́ре пупӑди́а, до́мӑ-ли си?" – "Ама́н бре́ у́лӑв по́пе, ми де́к ќӑ-би́ам. Оди ве́нчи ти́е лу́ѓе, и-здӑрви́ чӑка́ки". Пучна́ла висе́лбӑта. Гу-упи́ӑвӑт по́пут, гу-убле́чӑвӑт уф-ӑрнӑу́тски ру́би* [ВГ,Бог(274)]; 2. – човек може да се опијани и од трева, се-вика **пи́ивиц**: *ра́сте уф-жи́тто, а́к не́ сӑ-исчи́сте ка́к сӑ-сме́ле, ле́бо шо ќо-ја́јш тӑ упи́иве, сѐ-т-сӑ-спи́и* [ПК,2(84)]; – в. **упива**.

**уплак** m 'кога некој и од мала непријатност чувствува страв се вика дека има *уплак*' [ТГев(245)]; ~ *ми-устӑна́ упла́к уд-тугај, ќа́ мӑ-апна́ ку́что; ја́ то́лко гуди́ни стра́о ми уживе́ у-ме́не* [ПК,2(195)]; ~ *ут-то́о ва́што ку́че и́мум у́плак, ме́-j-стра́х ду-дво́ро дӑ-сӑ-дубли́жум;* сп. iron.: *а́ска пӑ уд-не́го но́го сӑ-бо́ом* (плашам), *ча́к у́плак и́мум* [ПК,2(166)]; суеверие: во минатото покрај телото на мртовецот ставале *чаша* која што при евентуалното раскопување на мртовецот служи за лекување од *уплак* (треперење и чукање на срцето) [ТГев(253)].

**упла́ка*** pf 'пожали' ~ *аднӑ́ же́нӑ си-има́лӑ гул'а́му муми́че – Мӑру́шкӑ. В до́рӑ си-има́ли ху́бӑвӑ грӑди́на. С'а́ки дӑ́н' мумӑ́тӑ ути́вӑлӑ нӑ-се́нка пуд-дӑро́ту дӑ-кинди́сӑ. Аднӑ́ш нӑ-дӑро́ту ка́цнӑлу пиле́нци ӑ изрука́лу: "Киндизму́шку, Мӑру́шку, умр'а́л мӑ́ш штӑ-зе́меш". Т'а́ утишла́ при-ма́јӑ-си и сӑ-упла́кӑлӑ* [ВДр,ГБ(329)]; ~ *са́му чул'а́кӑ де́ту рӑзби́рал изи́кӑ нӑ жуо́тните рӑзбра́л и ка́зӑл нӑ-уфча́ра дӑ-ни-дуи́ тӑ́з о́фца. Се́тне ка́зӑл нӑ-чуба́нинӑ дӑ-му-зӑко́л'ӑ ӑдно́ ја́гн'а. Утише́л то́ј дӑ-фа́ти н'а́куе по́ху́бау и дӑ-гу-зӑко́л'а. Ја́-гӑ́нцӑту сӑ-упла́кӑлу нӑ-ма́јка-си* [ВДр,ГБ(331)].

**уплакан*** adj 'натажен, расплакан' ~ *ниве́ста си двори мете, двори мете слӑзи роне] нема никуј покрај неја, само едно слӑнце летно] "Еј бре, слӑнце, варај слӑнце! јазе ки те нешто питам] ама право да ми кажиш". – "Бре нивесто јуплакана, ако знајам ки ти кажам"* [ТГев(55)].

**упл'ачке*** pf 'украде од некаде повеќе работи' ~ *двӑу́јцӑта бра́те дуде́ка стрӑжӑрчи́: не́мше ни́што, не́ дује́. Тре́тјо, ја́ска ко́га стрӑжӑрчи́х дује́ ла́мјӑта, гӑ-зӑкла́х. М-изгӑси́ кӑнди́лто, удде́х дӑ-зи́мум о́јгин, та́м бе́: арӑми́јте и сӑка́а сус-ни́х д-о́дум. Мӑ-зӑкӑра́: дӑ-до́јдуме ту́ка, дӑ-упл'а́чкуме ва́шта пӑла́та* [ПДој,Ник(169)]; ~ *та́мо зе́мӑт, гу-прува́л'ӑт сӑра́јо, не́гувио, ду́пка нӑпра́вӑт и гу-пу́штӑт не́го пӑ́рво уфнӑ́тре. Риче́ли: "Ти ки-ви́диш, ки-пруше́тиш се́кӑде, стрӑжа́рто ки-исте́пиш, ти-си-јуна́к, ки-до́јдиш по́сле ки-нӑ-зӑка́риш, ки-о́думе, ки-упл'а́чкуме сѐ"* [ПДој,Ник(168)] – во контекстот се забележуваат примери со употреба на перфективни глаголи во презент: **гу-прува́л'ӑт сӑра́јо, не́гувио, ду́пка нӑпра́вӑт**; во истава илустративна реченица има уште една посебност, во врска со линеаризацијата: атрибутот е употребен постпозитивно – **сӑра́јо, не́гувио,** наместо 'негувио сарај'.

**упла́ше*** pf 1.'почувствува страв' ~ *на то́а вре́ми ка́ уживе́ Ис... ут мӑ́ртвите, си кажа́ ем стоја́ нас-тре́т на Уче́ниците ем ве́ли на ни́х: Ми́рно на ва́с. Па о́ни си уплаши́ле* [MV,K(259)]; ~ *и сӑ-чу́дӑт: "ко́ј*

*дӑ-сӑ-пу́ше у-ду́пкӑта?" Е-а́ј сӑ-лӑфи́ле дӑ-сӑ-пу́ше то́ гуле́миут. "Аку до́е ре́т дӑ-и́ма до́лу не́шчу – ре́кӑл гуле́миут – ја́с ќа́-ӑ-зӑтре́сӑм фӑрто́мӑта". Гу-пушча́ле и то́ сӑ-упла́шил* [ВВод,Крон(311)]; ~ *иди́н де́н и зане́ли гро́зди. Т'а́ фа́тила да-јаде́, ама́ н'а́ зӑ́рну пу-зӑ́рну, л'у сас-ц'а́л груздáк. Идно́ фа́тила да-ја́де, та́ па́днала на-зи́м'ата умр'ӑ̀на. Си́чкӑт'ӑ шту-бӑ̀ли та́м с'ӑ̀-упла́шили* [ВБог,Зар(339)]; ~ *и сас мӑра врјаме мачката ги оплаши мишките, немаши што да јади веки; мачката угладнја и, дека гледаши човек, отиваши покрај човека да сали* (?). *Човеците са беха уплашили да не ги изјади* [V,PM(109)]; ~ *ти́ ќ-о́диш та́м, ки-сӑ-рӑзвӑ́ртиш укул пӑла́то, ки-ви́киш: о, о до́ктор, о, о до́ктор. К-изле́зе пули́цијӑта дӑ-тӑ-пуви́ке, ти́, рӑче́, дӑ-не́-сӑ-упла́шиш* [ПДој(147)]; 2. изр.: **ми-сӑ-уплаши́ о́кто** (= ми се пристори дека смртта е близу) ~ *не́ мӑ-би́ве, ми-сӑ-упла́ши о́кто, ќи-с-умре* [ПК, 2(176)].

**упла́шӑно** adv 'вознемирено' ~ *вӑ́рсӑнте вӑ́лци ќа́-пи́тӑт: "Шо́ слу́шиш, мури́ ку́мо ли́со?". – "Не́што ми сӑ̀-слу́ше куту-лувци́и дӑ-и́дӑт!" Па́ ки-зӑста́не и па́ ки-ј нӑчу́рле у́ште. И пу-ӑдно вре́ме н-дно́ш упла́шӑно викна́ла: "Бига́јте, ај-ги лувци́те!"* [BK,(287)].

**уплете** pf 'направи нешто (во случајот коса) како плетенка' ~ *кинисала мома, ле џаним] за вода да јоде, вода да налије] уд новата чешма, нова ем шарена] глава да измије, ле џаним] глава да измије, коса да раскаче] коса да јуплете* [ТГев (196)].

**уплитена** adj, f 'со коса во плетенки' ~ *"Гори, лудо, гори, тупарва ки гориш] кога ки ме видиш* (пишува: 'водиш'?) *бела ем црвена] бела ем црвена ф ново праминена] бела праминена, ситно наридена] китки наридена, дробно јуплитена"* [ТГев(144)].

**упра́вде** pf 'кога виновниот сака да докаже дека тоа што го направил е во ред' ~ *Ејн де́н пупӑди́ата и кулши́ата решӥле дӑ-сӑ-ве́нчӑт без дӑ-усе́те по́пут. Па́к ути́шӑл дӑ-пруве́ре да́ли-е не́гӑвта же́на. Зӑ-дӑ се-упра́вде прӑ́д млӑдуже́нците ви́ке о́ти сӑ-зӑбрӑви́л кни́акта* [ВГев,Ѓав (275)].

**у́права*** f 'одбрани луѓе што решаваат важни прашања' ~ *бӑшча́-и ве́ле: "Е, ка́к мо́же ни́ дӑ-тӑ-да́ме нӑ-кӑвӑци́цкио си́н, а ца́рцки си́нуве ко́а тӑ-мо́л'ат". Шо́ ки-нӑпра́вӑт? – и тру́цӑта ги-збӑру́вӑт, ти́ стро́јниците шо́ сӑ. Сӑ-збӑру́вӑт и у́прӑвӑта ца́рцка та́м, шо́ дӑ-ре́шӑт* [ПДој(146)].

**управија** f 'среденост, спокојство' – гостите (пр. тие што се дојдени да честитаат *Бужиќ*) домаќинот ги пречекува со *паурче* со ракија и *сус мизе* и при тоа благословува: *"Дубре дујдете! Ка је арно Госпуд да даде, денешин ден за уф-ного гудини; Госпуд да даде бирикет и касмет, дедо Бужиќ да ни је на помуш; и Св. Вашил' сус здраве да прачекме; Нова гудина ајарлија да ни биде и Госпуд некоја управија да даде! Здра ми си!"* Сите одговараат: *"Спулај ми ти! – Амин!"* [ТГев(89)]; денеска благословот може да биде и пократок, пожелувајќи: *управија, слубода, мир и милуст* [ТГев(89)].

**упрасе (са)** pf 'се кажува кога свиња ќе роди подмладок' (прасиња) ~ [ТГев(365)]; ~ *прӑси́цта сӑ-упрӑси́ла де́вит прӑси́нка* [ПК,2(90)].

**упр'е́гна** pf 'кога добитокот се стави во јарем' ~ *л'у фати́ да-уса́мн'ава,*

*ста́на, фа́ш'та пит'е́лот му-кла́ва се́длото, го-ја́хна, и го-ш'у́пнова и фати́ да-б'ắга, з'е́ пắт', куга́ фта́са на-по́лито, гл'е́да иди́н а-фати́ на-пч'е́лата, а-упр'е́гна ас-би́олот за-да-ор'е́ н'и́вата-му* [ВБог,Бал(344)] – во контекстот има уште еден случај кога кон директниот предмет е додаден предлогот 'на': **а-фати́ на-пч'е́лата**.

**упрăде́л'ăн** adj 'одреден' ~ *ни́ă и́мме упрăде́л'ăни де́нуве, нă то: де́н сăба́јле ко́ј ки ти до́:, то́: тă пули-зи́л: кăко́ф берке́т к-и́миш, шо́ к-и́миш до́ма. По́лес сă-ви́ке то:. Ти́ă де́нуве сă–Свити Ра́нгел и Вắрбница* [ПДој,Ник(132)].

**упу́ке (сă)*** pf 'се опијани' ~ *па́ си-с-упука́л, не́-те-ј-страм ут-све́то ка́ тă-глее́т пу-пắтиштта тăко́в* ]ПК,2(196)].

**упу́кин** adj 'пијан' ~ *па́к°ej упу́кин, гле́ј ка́ сă-ну́рке ка́ о́де;* со исто значење, во односнава регија (кукушка) запишавме и: **упу́пин** ~ *да́ј-му две́-три́ ча́шки, о́н-еј гуто́ф, упу́пин* [ПК,2(121)].

**упу́кне*** pf 'роди, но рожбата не е сакана' [СКук(338)]; ~ *шо́ тă-упукна́х тăко́ф, по́арно и́ч да не́ би́ше;* или: *ка́ тă-упукна́х дă-сă-мắчум ус-те́бе* [ПК,2(121)].

**упукне́се*** pf 'се лути, со никого не зборува' ~ *па́ се́-ј упукниса́л, нă-мо́јш уф-кắшти дă-фле́јш* [ПК,2 (121)].

**упукне́син** adj 1.'рожба што не е сакана' [СКук(338)]; 2.'налутен, нерасположен' ~ *на-не́го си́чко мо́-ј кри́во, сѐ не́ мо́-ј пу-ќе́јфо, се́куј де́н е упукне́син* [ПК,2(121)].

**упуле (са)*** pf 1.'се загледа во нешто' ~ *и си наближи́а уф се́лото шо о́диа, па о́н призделу́ваши дале́ко ут ни́х да си о́ди. Да му сă мо́лиа на не́го е́м ве́леа: Ела су на́с, о́ти умракна́ и пумина́ де́нут. И ути́шал да си нока́ва су ни́х. Па о́ни то́га сă-упули́ле, да гу познаја́ле* [MV,K(253)]; – кога жената *вапцуве* (бојадисува) не треба да зборува, не *трибуве глас да пуште уд себе,* да не би бојата *испаѓала,* сепак ако некој коментира дека убаво е бојадисано таа одговара: *"Да са упулиш уф-кувачув...!"* [ТГев(365)]; ~ *ка слуша́ле Учени́ците, падна́а ни́чкум, и му падна́ стра́х мо́шни. Да си ути́ди Исус, а фати́л на ни́х, да риче́: Стане́јти да ни́м сă пла́шити. И как сă упули́ле, не́ виде́ле ни́кој, туку́ на Ису́с са́мо* [M,VK(327)]; 2. 'кога слеп ќе почне да гледа' ~ *дујде́а кри не́го ти́и сле́пити, и ве́ли на ни́х Исус: Веру́вати, да́ли мо́жам да ви леку́вам? Ве́л'ат на не́гу: Исти́на Го́споди мо́жиш. То́га му фа́ти о́чите на ни́х ем ре́кал: Кату́ ка́к си верува́хти, не́ка сă чи́ни на ва́с. И са упули́ле на та́а ча́с* [M,VK(266)]; ~ *пак му расти́тат на не́го и Фарисе́ите, ка́ си упули́? Па он му ре́кал на ни́х: Ка́л ми кладе́ уф о́чите, и са ми́х, и си упули́х* [M,VK(259)] – во контекстот предлогот **уф** се јавува наместо **на**: *кал ми кладе́ уф о́чите,* наместо: 'на очите'.

**упу́лин*** adj 'загледан' ~ *и ка гу зат-фори́ кни́гата, и му а даде́ на измичи́ата, засидна́, и си́ти шо бе́а на со́бар о́чите му има́ле упу́лени кăд не́гу. Да о́н а фати́ да ве́ли на ни́х: Шо са сфарши́ писа́нито на ва́ де́н* [M,VK(291)] – во контекстот е зарегистрирана гл. конструкција: *има (нема) + гл. придавка* и тоа во првичната фаза кога придавката се сложувала со предметот на кој се однесува: *(они) има́ле очи упу́лени.* Спомнатава гл. конструкција со *има*

*(нема)* има третман на балканизам и доскоро се третираше регионално ограничена на западното наречје. Друга посебност во текстот е нарушената конгруенција: зам. форма во м. род, а предметот на кој се однесува во женски: *и ка гу затфорí кнúгата* (наместо: 'ја затвори').

**упу́ти** pl. ~ *тúą сă нă-пúнците утстра́нта ко́жички, нąпра́вни кут илúци, уф-нúхка сă-уве́дéнуват нужúчките* (врвките) [ПК,2(121)].

**упутрăбу́ве*** impf 'се користи' ~ *ák са́киш пă дă-пра́виш кúсăло мле́ко, о́бично, зă-ја́дăне, тугáва то́ă сăзăто́пл'уве пă сă-туру́ве уд-не́го, мăја́ сă-вúке та́а, пá де кúсăло мле́ко. Квáс упутрăбу́вăме зă-ле́бо* [ПДој(156)].

**упшина́*** f 'градска управа, собрание' ~ *"са: нă-тúă сјурма́сте шо цáп к-им-дáдум?" "Ле́сна рăбо́тą-ј та́а та́те, рăче́л. Утре-ј уф-Стру́мица пăзáр. Ки-мă-но́сиш ти нă-пăза́ро, ки-чу́киш бăрабáно". Ќ-о́јш, рăче́л, ки-вúкăме та́м нă-упшина́та, ки-чу́кăт бăрăба́но: "Мăшко де́те сăпруда́ве"* [ПДој(144)].

**упа́̆лти** pf 'зграпчи, притисне' (?) ~ *и шо́ пра́ве де́тто? Зе́ва ину-гуле́м ка́м̏ен. Зме́ут гла́ва ина́, кулкáва гуле́ма! Ќи-г-у́дре. И во́ – а гуле́муто ка́мен – та́ап нă-па́шкăта, му-ăскину́ва па́шкăта. Зме́ут ско́кна, пап гу-фа́ти, г-упӑлти, гу-фӑрли та́ка, на́ка* [ДК,Ран(142)].

**упăрле (са)** pf 'се кажува кога магарица ќе роди подмладок *(пăрле)*' [ТГев(365)].

**упăрнúк** m 'место изложено на силен ветар' ~ *шо́* (зошто) *сто́јш нă-то́о упăрнúк, зąсăлни се дă-не́ тă-ду́у ветăро* [ПК,2(121)].

**упăрнин** adj 'нешто што било на сонце и (или) на ветар и се исушило (се однесува на ограничен број предмети, пр. леб, лице на човек)' ~ *то́о ле́бо но́го-ј упăрнин, зăјпто ќиси-ј-здро́бии* [ПК,2(121)].

**упăрнуве** impf 'се суши, пр. леб' – овчарите носат кожна торба во која чуваат леб и *катăк* (сирење, јајца и сл.)'; во кожната *чанта* лебот лесно не *упрнуве* [ТГев(418)].

**упăте** pf 1.'покаже пат, упати' ~ *о́дме, не́ зна́јме де́к, куту гăски уф-мăгла, ни-пăт зна́јме, ни-чуве́к пузна́вме, дă-пúтме, дă-нă-упăте* [ПК,2(171)]; 2. – **(сą)*** 'тргне кон некаде (кон нешто)' ~ *Еди́н де́н Ти́на и Ива́н... гą-нąпуши́ле та́ткувąта кăшча и удде́ле уф-шу́мата. Фа́тąни зą-рăка Ива́н и Ти́на нис-шу́мата тăргна́ле дą-о́дат... Уф-дąлечи́нта гу-виде́ле гра́до и рąдо́сно сą-упąти́ле пре́ма не́го* [ВД(276)].

**урадисе** pf 'доживее непријатност' – и по 40 дена постелата на леунката ја прекадуваат со темјан и внимаваат пелените да не останат *вонка* откако ќе зајде сонцето, за да не ги *завијат витрушки*, бидејќи во таков случај детето може да *награисе*, *(урадисе)* да нагази на некоја болест [ТГев(116)].

**ура́јне*** n 'чинот кога се ора' ~ *сире́кăл нă-у́мут: "Ај дă-ви́дме и во́ мурафе́т нă-де́уту" и зăура́л тăка́, ка́ му-кăжа́л ста́рицут, кă-извăди́л три-чети́ри бра́зди, де́ду Го́спут гу-пупитáл: "Е, му-ве́ле, ка́ ти сăпу́ле се́гă ура́јниту?"* [ВВод(309)]; ~ *ду-гуди́нта де́ду Го́спут па́ тăргна́л пу-зе́мјăтă и пра́во нă-та́ ни́втă при-ура́чут: "Дубру́тру, јуна́че!" – Да́л ти Бо́к до́бру, де́ду! – Ка́ ти-вăрве си́нку, ура́јнту?* [ВВод(310)]; ~ *дојранските моми ми са бели ем црвени] вино пијат, грозде јадат] за тоја са бели!] кога мăже на јурајне они на мијани] кога мăже јуд урајне, они на пустели* [ТГев(40)]; ~ кога дете боледува од *лише* (болест на

кожата) го лекуваат со баење: при баењето жената ги изговара овие зборови: *"Лише пипилише, чавутин утиде на урајне; семе му е пепал; уд лише ништо да не устане. Дуна ветар и гу уднисе"* [ТГев(124)] – суеверие.

**уракчија** m 'тој што жние, жетвар' ~ *нија му викме житвар, Турците уракчија* (контекстот потврдува дека во Долновардарско турскиот, а не грчкиот, бил втор јазик) [ТГев (337)].

**ýралá** interj 'извик со кој се посакува среќен пат' [СКук(338)].

**урáно*** adj 'простор, нива обработена со рало (плуг)' ~ *сéтн'и ѓи пустíх улóиту на-плáднина, пáк ќи-пасíх, утúдух на-рéката ѓи-пóх, са-вaрнáх пáк спригнáх, фатíх сéтн'и бразнáх урáнуту* [ВБог,Нег(339)].

**урáтин** adj 'коњ (или вол) што се впрегнува и со него се ора' [ПК,2(88)]; во истата регија се употребува и скратена верзија: **урáт** [ПК,2(121)].

**урáч** m 'тој што ја обработува земјата со рало, орач': во секое семејство се знае кој е **урач**, поради тоа и не го викаат по името туку просто: **урач**. Дури и соседите кога прашуваат за него, не му го споменуваат името, туку: *"Што работе вашут урач?"*, или: *"Дека ви е вадан урачут?"* Тој на тоа се гордее, дури и самиот зборува: *"Јас сум урач, уф тија работи не са бркум"* [ТГев(326)]; ~ *излизéл ăднăш дéду Гóспут дă- си-извúде л'ýјту нă-зéмјăтă. Кă-вăрвéл пукрăј ăднá-нúвă, видéл ăдну урáч – си-óрă. Гóспут гу-дуближúл и му-вéле: "Дубр-ýтру, јунáче!"* [ВВод,(309)]; ~ *Трајко чурбаџија пуклон ни дунисе; на нашјо сајбиа атăр му лага* (го почитува); *нас на зарадува, на млади калфи мирифет; на што не слушат деца ќутек, на сите урачe бириќет* [ТГев(297)]; ~ *вó урáчут извăдúл ăднá-брáздă, дигнáл рáлту, вăрнáл волóвте нă-дрýгăтă стрáнă, димéк нă-тá стрáнă, утдéкă зăфăтúл пăрвнăтa брáздă, и зăурáл дрýгă брáздă* [ВВод(309)]; ~ *урáчут сă-чудúл – чудúл и си-рéкăл нă-ýмут: "Ај дă-вúдме и вó мурафéт нă-дéуту" и зăурáл тăкá, кá му-кăжáл стáрицут* [ВВод(309)].

**Урáче** pl. 'име на група ѕвезди (соѕвездие)'; во истава регија ја запишавме и еднинската форма **Урáчут...**

**урáчка** f 'жена на орач' (жените по правило не орат) ~ *Нíе нéмăхме сéдба, нúă бăхме иликчúј – нéмăхме урáче, нéмăхме вóнкăшна* (надворешна) *рăбóта. – Кăквá си мурú? сă-пúтаа. Иликчúјка* (од *ајл'áк* = слободен, без работа), *úли урáчка. Пу-рăчóкут ќи-пулéгнăт мáлце. Нáпкулта ќи-дóе пă ки-ужúнăват* [И,Гг(119)].

**урачки алат** m 'земјоделска направа, пр. ралото со неговите делови' – на празникот *Св. Ирмија* (тој е светец против змиите) не треба да се вади од куќата ништо, ниту да се позајмува, а особено да не се дава *урачки алат* [ТГев(70)].

**урачув** adj 'нешто што му припаѓа на орачот' – сеењето жито почнува веднаш по празникот *Крстовден*, тој ден *урачувата* домаќинка заедно со *урачут* стануваат рано, пред зора, ќе го *извртат* (пречистат) низ решето семето ќе го стават во вреќа уште ќе стават една калинка и *сребрн* прстен, врзан со црвен волнен конец. Калинката ја ствааат со надеж дека зрната од житото ќе бидат крупни како зрната на калинката, сребрениот прстен го ставаат житото да биде чисто како среброто, а црвениот

конец – да биде сè весело и радосно [ТГев(331)].

**урачув кулак** m – домаќинката за *Бăдни вечар,* освен што ќе спреми богата вечера, исто така ќе меси два специјални леба: едниот за вечерта спроти *Бужиќ,* а вториот за третиот ден од *Бужиќ.* Во лебот за *Бăдни вечар* се става *заманска сребрена пара* што ќе ја замесат така да не се знае каде е; кога се вечера лебот се крши на парчиња и се дава на присутните, во чие парче ќе се најде *парата,* во него ќе биде и среќата. Во лебот што се спрема за третиот ден од Божик не се става *заманска пара,* туку наместо тоа во средината се отиснува еден поголем проскур и околу него 4 помали. Тој леб се вика *урачув кулак* или *гумно* [ТГев(79)].

**ýрве** pf 1.'симне нешто (го стави од повисоко на пониско место)' ~ *шó дă-прáе сéа? Сă-ýме цáрут. Еее, фáиша инă-бáба. Му-вéле: "Шо сă-ýмиш, цáру, тáка?" – "Ааа, нé знáш, бáбо, му-вéле. Jác инă чýпа вúду. Нă-чéшмăта и-нăпувá кóј-нăта. Нă-мóжăм д-ă-ýрвăм нúкăк. Já, пúлите нă-мóж д-ă-сéчăт ту-пóлта".* [ДК,Лип(115)]; 2. – **(сă)** ~ *му-вéле: "Jácка гăздăрúцăта ă нóсăм и у мéут úма, и jác, трú-читúри дýши снă, а тú, дýша иднá "чéкăј-мă" вúкăш. Пýлиш jác кóлку тóвăр úмăм, а мéстуто – угурúна. А чóикут му-вéле: "Жéно, ýрви сă, вáа угурúнта дă-пумúниме, па сéтне пá ќи-сă-скáчиш"* [ДК,Ран(138)]; ~ *утúди устрéди у-óрмăнут нúгде. – "Урви-сă дóлу!", вéле. И му зéва флóринут. – "Аман, вéле, шó сáкăш зéвăј, устáј-мă жúва!" Му-гу-зé флóринут и сă-тóкме д-ă-зăкóле и вá мисичúнта удрúла* [ДК,Ран(139)]; ~ *Е, óна зéва ину сúто, зéва нóшфите, зéва брáшно, óде ќи-мéсе. Гу-кла́ва нăóпко сúтто. Сéе бáбăта, óна ă-пýле удузгóра. – "Нéмуј, мăр-бáбо, му-вéле. Вăрни-гу úнăк сúтто!" – "Нă-мóжăм, бре чéдо, нé-м сă-пýле. Урви-сă дă-ми-гу-клáјш!"* [ДК,Лип(116)].

**ургáншиливáн** m 'храбар но само на зборови'; кај Саќов 'јажеиграч' (?) [СКук(338)].

**урда** f'млечен проивод што се добива со загревање на матеница' ~ *тó: јáдăне-ј уд-јáјца, ýрда и вóда* – објаснување за називот (јадењето) *чăлбýр* [ПДој(118)]; ~ *таа вода шо-сă-цеде* (од сирењето) *сă-вúкă* **сурувáтка**, *а* **ýрда** *áку прáвиш, уд-* **мăтăнúцăта** *аку зéмиш да: зăтóплиш нă-óјгино, тáа шо сă-цéде* **цвúк** *и вúкăме. Сурувáткăта пáк нăнóво мóже дă-сă-зăгрé:, дă-сă-нăпрáве пáк ýрда, сурувáтка* [ПДој(120)]; ~ *излéгăл идну-Ѓýптин и му-вéле: "Jác ќ-óдам, ќ-ă-утéпăм мéчкăта. Дáјте-ми, му-вéле, идно-кúло ýрда у-иднă-тóрба"*[ДК,Лип(119)]; ~ *уф лýпкăта сă-тýре, нúă му вúкăме* **кăтăк:** *ýрда, пăржăни јáјца, шó бúло, ги нóса: уфчáрто* [ПДој(120)]; сп. опис за ангажменот на домаќинката во Гевгелиско: – *думаќинката* се грижи околу домашните работи – за бавчата, за дворот, ги чува малите деца, таа ги држи клучевите од *дулапут* (орманот) каде што стои *сирајнето, урдата* и др. [ТГев(282)].

**урдиник** m ~ *тó-ј* **крáшник** (пита, баница) *ус-ýрда* (изварка) *и јáјца уф-стрéди* – вечерта пред *Чисти пуниделник* кога започнува *Вилигденско пос* семејството е собрано на свечена вечера која што е обилна и трае долго, дури до утринските саати *куту за запустејне уд сè;* за вечерата обично се спрема: *чорба,*

*чалбур, урдиник, млечник, баница, алва* и др. [ТГев(36)].

**урди́се** pf 1.'настрада некој, во случајот од суеверни побуди' ~ *ми-урдиса́ мо́мта, диме́к згӑ́зи́ла на не́чисто ме́сто. Ста́рте ви́кат о́т на то́о ме́сто не́куј мӑ́ш и же́нали, мӑ́шико и мо́ма-ли, сӑ-пра̣ви́ли ло́ши, диме́к не́чисти ра́боти, и то́о шо ќи-наста̣́пне нӑ-тӑкво́ ме́сто ќи-сӑ-ра̣збо́ле, мо́ш и на̣-ме́сто да̣ сӑ-искриве;* 2. 'лоши, несреќни настани, но не се поврзани со *некакво нечисто место*, каков што е претходниот случај' ~ *шо́-ј сӑ-на̣виjа́ на-гла́фта на̣-ќе́рка-ми а́јн* (еден) *пиjани́ца, ми-урдиса́ мо́мта ус-не́го* [ПК,2(121)]; *в.* **урадиса**.

**урди́суве** impf 1.'напаѓа, активно се спротивставува'; 2. 'случајно, не сакајќи попаѓа во некаква ситуација' [СКук(338)].

**уре́ди*** pf 'ги подреди работите'~ *ути́шла нӑ-инӑ-плӑни́на, го́ре. Е, та́му имало ини-уфча́ри, ини-кӑли́ви. А уфча́рте, шу-о́фците пӑсе́ле, би́ле но́гу диле́ку. У-кӑли́вите нима́ло ни́куј. И вле́гла ба́бӑта, учисти́ла, сѐ уриди́ла* [ДК,Дур(146)].

**урех** m, bot. 1. 'вид овошје со тврда лушпа што треба да се скрши, за да се користи семката' ~ *Еј Султо, Султо мори Султано] арам да ти е то лице!] што ти го Бог дал мори на тебе] куту на тебе, будала?!] да гу прудавиш, леле, на светут] за една ока уреје] за една ока, Султо, уреје] и они сите шупл'иви] шупл'иви, Султо, црл'иви* [ТГев(204)]; ~ *две́ бра́ќа има́ле идну-о́реф за́јно. И ко́га гу-субра́ле не́ знӑе́ле кӑ́ко дӑ-си-де́л'ат уре́јте. Туга́ пу-пӑ́ту вӑ́рвӑл Нӑ́стрӑди́н уца́, сӑ-изрӑдвале шу-о́мӑта-е на́ј-пра́в чо́ек и о́н ќи-му-и-де́ле уре́јте* [ДК,Деб(155)]; ~ *дӑ-не́ сӑ-ле́пӑт ко́рте туру́в-си по́виќе по́сип* (брашно со кое се посипуваат корите кога се сука). *Има бӑшка́* (одделен) *по́сип зӑ-бӑклӑва́. Он еј ус-ирми́к* (гриз), *шиќе́р и уре́е* [ПК,2(87)]; сп. опис на свршувачката: – кога доаѓа *стројник* кај девојка за да уговори свршувачка, ако родителите имаат некаква скриена желба да ја прифатат понудата тие на *стројникут* ќе му речат: *"Да си распитме, да видме, па ела* (дојди), *сус една балтија* (секира) *дрво не са сичуве... сус един камин урех не са суборуве"* [ТГев(150)]; 2. изр.: **бро́јни уре́е сӑ-мо́јте** (= не ми остана многу од животот) [ПК,2(149)]; ~ *не́ ќи-живе́м ус-о́рӑл'то, сӑ-зна́а, бро́јни уре́е сӑ-мо́јте, ми сӑ-гле́де кра́јта, дурми́н* [ПК,2(154)].

**ури́ва (сӑ)** impf 'се симнува' ~ *то́ ут стра́, сӑ-ка́чфа нӑ-иднӑ-кру́ша. Гре́дӑт ча́фките. –"Амӑн, бра́те, тӑ-мо́л'ӑм". – "Арно", му ве́ле. Сӑ-ури́ва. "Ама нӑ-кра́ј дӑ-бе́гӑш!". Нӑ-ме́чкӑта му-ве́ле и сӑ-ури́ва до́лу, си бе́ре ро́шки* [ДК,Лип(119)] – глаголот **греде** претставува лексички архаизам со прекинати изоглоси: **гре́дӑт ча́фките** – го нема во соседните јужнословенски јазици, а се среќава во словенечкиот.

**ури́ге*** impf 'подждригнува' ~ *це́л де́н ури́гум ут-то́о па̣ле́но гро́зде* [ПК,2 (121)].

**Урие́т** m 'Младо-турска револуција 1908 г.' ~ *Апусто́л Пе́ткуф и́мӑше бига́но на-Урие́тут. Кӑ-дуjде́, се-свӑли́jа на Урие́тут, о́смӑта гуди́на се-свӑли́jа* (се симнале од планините). *Су-Ту́рците и ни́е де́чичка, Ту́рците сӑ́та* (= сите): *"Ја́шӑсӑн Урие́т", пе́сни се-пе́еше* [ВЕв(298)].

**ури́зник** m 'вид печиво со ориз' ~ *Ручо́кут. Ко́ј шо́ и́ма – аднӑ́ш сука́но ќи-би́де – кра́шник, ури́зник,*

*зéлник. Пу-икíндíа уше един сáат или двá ќи-рăбóтăт, ќ-си-óăт. Шó е дилéко нíва, и пó-рáно си óдăт* [И,Гг(120)].

**урис** m, bot. 'зрнест производ, успева во топлите краишта' – породилката првите дни држи *пирис*, и јаде само: *русник чорба, варен урис, чорба уд пиле, млечник* (вид пита) и други "благи" јадења [ТГев(109)]; ~ *уф-урúјсто рáсте* **кóшувица**, *трéва-ј, га-плéват да нé му-прéче уф-рáстинто на-урúзо* [ПК,2(60)]; ~ *кá ќи-ј нąпăлниш двéте шáки ус-урúс, бóп ил' бúло шó, вúкме: зéх áјн грăс* [ПК,2(35)]; ~ *бубáрникут, јáдне, сă-прáве ус-урúс и фасýл' рăзбăркино, сă-пéче* [ПК,2(25)]; ~ *издăлбино дăрво шо чýкме уф-нéго урúс, пипéр, шó сáкиш. Дибéко мóш дă-бúде и ут-ųилéзо* [ПК,2(38)].

**уризова бајнца** (или: **бајнца ус-урис**) f 'вид печиво, *сă-праве ус-кори шо-ј сукат женте, сă-редăт корте, секаа кора сă-пупăрске ус мас, јајца и урис* (во случајот)'. Освен *бáјнца ус-урúс, úма-бáјнца ус-тúква, бáјнца ус-зéле, бáјнца ус-прáс* [ПК,2(22)].

**ýрле (сă)** impf 'зазема положба за напад' [СКук(338)].

**ýрлин** adj 'накострешен, спремен за напад' [СКук(338)].

**урман** m 1.'место со многу дрвја, шума' ~ *на пăтју имаши един јакуш тамо. Тојнака ми рече, да ми вјахна мăра, и јаз да гу вјахнам негу мăра, та така извадиме оно јакуш. И пак дојдохми близу при урману* [V,PM,54]; ~ *да кá си загубú имáнјото, сă чинú скąпúа нóгу на тóа сéло, и он фатú да угладнýа; и си утúде, си главú на идéн ут тóа сéло, и му пуштú да пáса прáвците уф урмáнут* [MV,K(281)]; ~ *Да си умýати за ублéкло? Учéјтисте ут цвéтиците уф урмáнут как пурáстат нúто сą мăчат, нúто прéдат* [MV,K(264)]; ~ *пóвели ва ѓавóлцка рăѓа да испáдни ут човéкут, зашто úма нóгу гудúни шо гу грабнá на нéгу, и бéши вąрзáн су зинųúри, и су букáи, уф нóзите заклочéн, и а учинýаши букáити, си трăчкаши ут дјáволут пу урмáнут* [MV,K(275)]; 2. fig. 'зашумен, запустен двор' ~ *и зą двóро мóш сă-кáже (урмáн) áк úма трéви, тăрне: исчистéјт-јо тóо урмáн, зéр змúј ќи-вă-изéдăт* [ПК,2 (121)].

**урнúсуве** impf 'соборува' – в. **урнúсе** [СКук(338)].

**урнúсе*** pf 1.'разнебити, растури градба' ~ *урнисá лувúшчăто* (= рибарска колиба) [ПДој(116)]; 2. 'обори нешто' ~ *шó-с сă-убисúл-си нăврăс мéн, ќи-мă-урнúсиш* [ПК,2(79)]; ~ *кá ми-сă-увиснá нă-рáмто ќи-мă-урнúсие* [ПК,2(119)].

**урóф** m , bot. Vicia sativa 'растение од родот на гравот, се користи како храна за добитокот' ~ *жúто сéąт, ичумéн, рăш, увéс, урóф, лéшта, усáтка – зą чинúцта – жúто. Бéла-ј чинúцта, ама цăрно клáсе. Има цăрно клáс.* [И,Гг(119)] – во контекстот има уште еден пример што укажува дека во југоисточните говори категоријата род не функционира секогаш, сп.: *има цăрно клáс* (именката во машки, а атрибутот во ср. род). *Жнијањето* го започнуваат со јачменот, потоа се жние 'рштa и овезот, и најпосле пченицата и *уровот* [ТГев(335)].

**Урóвето** top. 'падина со ниви во реонот на с. Волак, Драмско' [ЛИ,Ми… (210)]. Топономастичкиот назив е изеден од зборот **уров** 'растение од родот на грашината, односно гравот' (Vicia sativa), се користи како храна за добитокот.

болките што ги чувствува човек' ~ *на́пиј-се адно́ а́пче са́бур и ки-т сă-ута́ат бул'а́вите* [ПК(Гăрб)].

**ута́м** adv 'отаде' ~ *та́тку-му сă-тимо́са мрӑва и му-р'е́ч'и: "ја́ла, а́ку-си ти́ а́киш'иус, ја́хни-гу!" и тој му-вили́: "трắгн'ăти-сă ута́м!"* [ВБог,Су(343)]; и: **утта́му** ~ *идна́ о́фца не́ уста́нва. Идна́ та́а стра́на фăти́ла, идна́ ва́а стра́на фăти́ла, избига́ле о́фците. Викну́ва дă-пла́че ба́бăта. Бе́ре утта́му, бе́ре утту́ка, нă-мо́ж д-и-субе́ре* [ДК,Лип(117)]; односно **ута́мо** ~ *ута́мо покра́ј либин'и́цата ми́наха пе́т стоти́н'и ками́ли. То́ камила́ринот и́маш'и идна́ топу́ска на-рака́та а-удри́ идна́ топу́ска, си-рацити́ либин'и́цата, пл'и́сна идна́ о́да, пе́тстоти́н'и ками́ли си-уда́виха* [ВБог,Бал(299)]; ~ *и са́каши да а ви́ди на Исус, кој не́ мо́жиши ут све́тут, о́ти на бо́јут би́ше ку́с. И си тăрча́ на́при, да сă качи́ нăврắс идна́ царни́ца да гу ви́ди, о́ти у-та́му ки-зами́ниши* [MV,K(267)].

**утат** adv – в. **ута́так** ~ *"не ми е жал от* (пишува 'ат') *ти мен ма лажа] тук ми е жал оти не ми кажа] тук ме лажа ду девит гудини] ти ме тира уд Дунав за вода] а јас не знам Дунав дека тече"] Јутат иде шајка шимширова] јуф шајка си пиле пузлатено* ]ТГев(199)]; ~ *јутад идат три пăтника] си ји пите млади Стујан:] "Море добри три пăтника] што јидите јуд то село] ки ве питум ем распитум] сакум право да ми речте] Зашто чукат камбаните] камбаните црковишни?"* [ТГев(201)].

**ута́так** adv 'отаде' ~ *ка́зова лаж'а́ дирминџ'и́јата: "Идно́ вр'ắми с'ắх на-крајо́т на-ѓо́лот идно́ огни́ш'ти либин'и́ци с'ắми. Н'икна́ до́л, фати́ да расте́ идна властинка, ка́ди ѓо́лот, пуле́ка нара́сна ти́ди ута́так ѓо́лот* [ВБог,Бал(344)].

**утва́ра** impf – в. **утво́ре** 1. ~ *и ви́ка: "Еј, То́мо, То́мо... То́мо бе́! Ај-бе́, е́л, кра́вăта ми е бо́лна не́што, са́ дă-ви́диш". Дă-гу-извле́чăт, се́га дă-до́јде, о́ти то́ј пу́шка и́ма... чу́кăт нă-по́ртăта не́ утва́ра* [ВЕв(299)]; ~ *Риче́: "Дă-ста́ниш дă-бе́гăш, нă-во́ време не́ утва́рăм". Ко́ и гле́да че́тникут зắстанат су-пу́шкăта тăка́ зăтскри́ено* [ВЕв(299)]; ~ *то́а што не́ флéва ут вра́та уф ма́ндрата* (бачилото) *о́фчка, туку́ сă качу́а пу парди́ити, то́а арали́а и батакчи́а, и́лим то́с шо фле́ва ут вра́та то и офча́р на о́фцити. На не́гу му утва́ра капици́ата, и о́фците му слу́шат не́гувуто гла́с* [MV,K(318)].

**утво́нка пắжди́не** изр.: 'тој што боледува од епилепсија' [СКук(338)].

**утво́ре*** pf 1.'кога ќе се тргне некоја преграда за да стане нешто достапно (пр. соба, кутија и сл.)' ~ *уф-се́ло Ба́бја́ни се-сфали́ Дими́тре Бӑбја́нски, дисита́р нă-че́тта и дујде́ ду-куна́кут шо-го-и́мăа, шо-бе́а Ге́гите, сијме́ните шо-бе́а. Му-викна́ Дими́тăр дă-с-придадăт, дă-утво́рăт* [ВКук(283)]; ~ *а виде́ле ѕвезди́ту, си радува́ле но́гу. И ка́к фле́гле уф ку́ќата, на́шле де́титу су Мари́а Ма́јка му. И сă наведи́ја, му сă пуклуни́ле на не́гу и утвури́ле сто́ката, му дунсе́ле на не́гу да́р (бахчи́ш), зла́тно, тимња́н и сми́рна* [M,VK(306)] – дека македонското население во Доновардарско (селото Кулакија, од таму потекнува Евангелието) било под силно турско влијание, меѓу другото се потврдува со овој контекст во кој македонскиот (поширокo словенскиот) збор **дар**, во заграда се објаснува со тур-

цизмот 'бахчиш'; вакви примери, во кои раскажувачот за да биде подобро разбран, паралелно го дава македонскиот заедно со турскиот збор, констатиравме во повеќе материјали, сп.: *тăрчала от близниă там град по ăднă момă да хи фăрлет корбáн (жартвă)* [V,PM (288)]; ~ *му-вúке: "Цáре, рăчéл, óди сéга áку сáкиш дéфо до*-(< да-го) *вúдиш". "А, бé, ричéл цáро, дефо ти ки-гу-излăжиш, тýкă уфтóо куфчéк дă-флéзе". "А, бé, óтворо* (< отвори го), *вúди". Е, утвурúли сандăко и ја ти-го дéфо* [ПДој,Ник(160)]; ~ *"Вúја дéца ги-нáјдух пу-Вáрдăр; лóвăм рúби пу–Вáрдăр и глéдăм идно сăндýче". Јáс су-трăскăта гу-зăкăчýвăм, извлекýвăм нă-крáјта, кóа утвóрăм, кóа глéдам двé дéца* [ВЕв,Кр(302)]; и: **утóри*** ~ *штóм кăтó фл'áла и пóртите сą-зăтóрили. Мáјкăтą устăнáла вăнка. Мąрýшка устáнăлą фнéтре. Мáјкăтą зăвúкăла утвăнка, а пăк пóртите ни-сą-утóрили* [ВДр,ГБ(330)]; 2. – **(сă)** 'се покажа' ~ *ка-сă-утвурú áјн* (еден) *рăлинúк* (рамно и простирано место) *прăд-нáска, дă-тé-ј мирáк дóјш* (да одиш) [ПК,2(99)]; 3. 'стане видливо напишаното' ~ *и му а давáле на нéгу кнúга ут Профúтин, и кá гу утвурú кнúгата, а нáшал на мéстото шо бéши писáно: Дýх Господúново нáврąс мéне, шо ми мирусá су нéгу; ми пуштú да си радýвам на сиромáсити, да и лекýам на тúи шо сă размaтéни уф- сăрцито, и да си кáжи на гудúната нóва шо а чикáхме уд Бóга* [M,VK(291)]; 4. изр.: **сј-утвурú дýшта** (= имавме искрен разговор, си кажа сè што го мачи) [ПК,2(195)]; **и утфорú нéговити очи** (= стори, помогна некој што бил слеп да може да гледа) ~ *пак му распúтат на нéго и Фарисéите, кá си упулú? Па он му рéкąл на нúх: Кáл ми кладé уф óчите, и сą мúх, и си упулúх... и утфорú нéговити óчи* [M,VK(259)]; **утвóре (нúва)** 'разори место, од ледина направи нива' ~ *нóвина тó-ј цéлина, гă-убăрнáли, гă-рăскупáли, гă-утвурúли, нăпрăвúли нúва зăсéјне* [ПК,2(78)]; **дă-утвóриш кýќа** (= да создадеш семејство) ~ *глéјш, тýка за нúшто нéшто прáвăт. Сă-винчá – двáјсчтúри сáата. Дă-утвóриш кýќа* [И,Гг(120)]; **нă-нéбто дýпка нé-ќ-сă-утвóре** (= светот нема да пропадне) ~ *јазăк, бис-тéбе нă-нéпто дýпка ќи-сă-утвóре, áк ýмриш* [ПК,2(185)]; **нă-пéринто ќи-утвóре** (= подоцна ќе се покаже во вистинската светлина, пр.: кога новопримен член, било во семејството било на работа, во почетокот се прави наивен) [ПК,2 (185)]; **утвурú óгин** (= почна да стрела) ~ *и дујдé ду-кунáкут ... Му-викнá Дилиúтăр дă-с-придáдăт, дă-утвóрăт. Тúе утвурúја óгин и пучнá стрăжéние дă си-бúјăт* [ВКук(283)]; ~ *сја вике, сме между двете граници... аку-огин сă-утворе нă-границта, секуј нăпред дă-зăмине, нăѕăт тoă шо ки-устане, устануве тoă вике гааре* [ПДој,Пат(174)]; ~ *утвурúја óгин, бре пу-нéго... му избигá. Оди јăвú на-Тýрците. Утúдија Тýрците тáм. Тúе избúле нéкуј óсум дýши, и-извăдúја... бéа усмăрдéни* [ВЕв(297)]; ~ *Ричé: "Дă-стáниш дă-бéгăш, нă-вó врéме нé утвáрăм". Кó и глéда чéтникут зăстанат су-пýшкăта тăкá зăтскрúено. Ут-пăтóно фăтú дă-пýка. И утвурúја óгин* ]ВЕв(299)]; **утвурú маабéт** (= почна разговор за нешто) [ПДој(134)]; со исто значење: **утвурима лакардијата** (= почнавме да

зборуваме) ~ *сеа сакам да речам оти ут виа ангариј мадаф* (освен) *има и ангарија на бегут и на субашта* [МЕ,Р(74115)]; **вујна́ утвури́л** 'најавил, започнал воен судир' ~ *си прӑкӑжува́ле: "ца́рут гуле́ма вујна́ утвури́л, во́јскӑта а здруби́л; има́ло ни́куа дујна́-ѓузили́јка та́м, за не́а сӑ-типа́л", Во́а, ка ли-жа́л та́м, рипну́ве: Ја́с ќ-о́м та́тко, ре́кӑл, ја́с биде́ќи, зӑшто́ ќ-о́јш ти́* [И,Гг(115)] – во контекстот гл. форма **бидеќи** си ја зачувал партиципноста, т.е. не се јавува како причински сврзник, присутен во македонскиот стандард: **ја́с биде́ќи, зӑшто́ ќ-о́јш ти́**; втора посебност во контекстот претставува заменската форма 'никој' што ја изместила заменката 'некој'; ваквата, но и обратната замена е честа во долновардарските говори.

**утворин*** adj 1. 'кога нешто е слободно, во случајот премин' ~ *и му ве́ли на не́гу: Дида́скале ти си Господи́ноф Си́н, ти си ца́р Израи́лцко. Гуво́ри Исус и му риче́ на не́гу: Зӑшто ти ре́кох: ти видо́х пут смо́кфата, веру́ваш; ут ви́и по́вики ки ви́диш. И ве́ли на не́гу: Исти́на, исти́на ве́л'ам на ва́с: ут се́а на́ка ки ви́дити на не́бито утвуре́на* [MV,K (302)]; – сп. дел од свадбениот церемонијал: за свадбата кумот го кани младоженецот со еден од своите побратими. Убаво облечени, ќе понесат *паурче сус ракија, китка, погача* и малку каранфил. Кога ќе пристигнат во домот на кумот, прво ќе се поздрават и ќе прашаат: *"Чеките ли госте?"* – Кумот им одговара: *"За арни л'уѓе секуј пӑт врата е утворна"* [ТГев,160]; ~ *сѐ а-уста́ве вра́тта утво́рна, кут дӑ-не́мат вра́та до́ма* [ПК,2(180)]; ~ *Утта́му сигре́де до́ма во́. А де́тто пура́стӑл, це́л мӑ́ш сӑ-сто́рӑл. Сӑ-вӑ́рте о́кулу ку́јќӑта. Си-ве́ле: "Ма́јкӑта, же́нта мӑже́на-е. То́ му е мӑ́ш. Дӑ-гу-изва́м пишто́лут?" "Ај бе́ дӑ-вле́зӑм кӑ́ди нӑ́тре, бе́ки вра́тта утвуре́на-е"* [ДК,Ран(127)] – во контекстот има пример за нарушена конгруенција; што всушност значи нарушена категорија род: субјектот во среден, а именскиот предикат, л-формата во машки род: **а де́тто пура́стӑл**; ~ *сус радус тимел' са удире, сус радост да са пукрије, сус радост оѓин да са навале! Да биде плӑна здраве, касмет и бирикет: и сус жито – жито; и сус овци – овци. Уд душмајне секуј пӑт биколена и утворина врата да им се прикаже затворина* [ТГев(296)]; 2. 'кога нешто е достапно, односно функционира, работи' (во случајот дуќан) ~ *тӑма́м сӑ-избри́чӑве пулви́нта и гра́дут сӑ зӑтво́рӑве. Стӑна́ла адна ѓурлути́а уф-гра́дут. Бирбе́рут му-кӑжу́ве: "са́а, риче́, ќи-зӑми́не Кара́-Џинде́м, а́ко на́е (на́јде) ни́кuj дука́н утво́рин, ќи-нӑ-зӑко́ле"* [И,Гг(113)] – во југоисточните говори заменските форми 'некој' и 'никуј' се мешаат, оттаму: **а́ко на́е (на́јде) ни́куј дуќа́н утво́рин** (наместо 'некуј дуќа́н'); 3. 'снаодлив, вешт' ~ *утво́рин, зна́а но́го; Таши́а и́ма а́дно де́те ати́к, о́чте читирна́јс му-игра́ат* [ПК,2(21)]; ~ *адну-ронкӑво-ј, ама ја утворно, ќи-тӑ-пурдаде* [ПК,2 (122)]; ~ *утво́рин, но́го мо́ш сӑ-сно́жде* [ПК,2(21)]; 4. 'слаба нијанса од некоја боја' ~ *утво́рино жӑ́лта* (= светло жолта); 5. fig.: **утво́рина му́цка** (= кога некој многу зборува) ~ *а́нџӑк мӑ-рӑспи́туве, а́нџӑк гуво́ре, сѐ мо-ј утво́рина му́цкӑта* (устата) [ПК,2(20)].

**утвурýва** ( и: **утвóруве)** impf – 1. в. **утвóре** ~ *Уттáму си-грéде дóма вó. Си-вéле: "Мájкăта, жéнта мă-жéна-е. Тó му е мăш. Дă-гу-извáм пиштóлут?" "Aj бé дă-влéзăм кăди нăтре, бéки врáтта утвурéна-е". Влéга нăтре. Пáaап, врáтта ă-ут-фурýва* [ДК,Ран(127)]; ~ *нă- чăлóко лúстто му-сă кут нă-куприва, úма аргувăнлиј кúткички, сúтнички, кут ýстичка сă-утвóрувăт* [ПК,2(134)]; ~ *чикúцата-ј малéчук нóш шо сă-утвóруве и затвóруве, гă-úма и фáбрична и гă-прáват нужáрто* (мајстори што работат железарија) [ПК,2(130)]; ~ *му-вéле: "Ќ-óдăм нăдéјна, жéно, дă-прóбăм, да-вúјме иднăш". Кóга óде пу-пéсукут – нăóжџа џáмут, нăóжџа... сè нăó-жџа. Гу-вúшла вáа ут-пинџéрта. А-утфурýва пинџéрта, ă-изваќжџа сéа – кóса, цăрна кóса* [ДК,Ран(134)]; 2. 'разврзува, раширува нешто што било врзано, стуткако' ~ *Нă-трéтјут дéн му-устáва иднă кăрпа вăрзáна у-бáсмите унăтре. Пá óде нă-жéнта му-вéле: "Жéно ма, вóјден иднă-кăрпа устăвúла вăрзáна". И ă-зéвăт кăрпăта ă-утфурýвăт* [ДК,Ран(134)]; 3. изр.: **врáта нé утóруве** (= не доаѓа, не наминува кај нас) ~ *бóлна здрáва, сúно врáтта нé утвóруве, тóо лé-ј сúн?* [ПК,2(156)].

**утвăрзáн*** adj 'ослободен, опуштен (грев)' ~ *ка му ричé, му-дујнá на нúх да рéкал: Зевáјтие Сфéта Дýх. Аку утварзáхте на нéкој грéховити на нúх, утвăрзáне да бúдат, пак акý са варзáне, варзáне да му бúдат* [MV,K(252)]; ~ *нé ти лúпса нúто снáга нúто крăф, тукý Тáтко ми шо и на небúните. И-јáс пá ти вéлам óти ти си Пéтро, и наврăс тéп ки клáдам темéл да прáвам Црăкфата ми. Да ки-ти-дáдам клýчити ут небéсинта цáрштина, и шо ки утвăрзиш пу зéмнјата, утварзáн да бúди на нéбито* [MV,K(322)]; – во контекстот среќаваме потврди за проширената употреба на множинската наставка **-и** во овие говори, и кај едносложни и кај двосложни именки: **ки ти дадам клучити** (наместо 'клучевите'); **тáтко ми шо и на небúните** (наместо 'небесата'); се работи за меѓујазично влијание, во случајот од турскиот (позајмен образец); ~ *нóќа бидéки на тáа дéн уф надéлата, да пóртите биле затворéни... Ká му ричé му дујнá на нúх да рéкал: Зевáјтисте Сфéти Дýх ... утва рзáни да бидат* [MV,K (261)] – некогашниот партицип **бидејќи**, што во нормираниот јазик се јавува како сврзник, во југоис-точните говори се употребува како гл. прилог : *нóќа бидéки* (кога беше *ноќ).*

**утвăрзи*** pf 'кога нешто што било поврзано со јазол ќе се оддели' ~*Ká му ричé му дујнá на нúх да рéкал: Зевáјтисте Сфéти Дýх. Аку утварзáхти на нéкоа грéховити на нúх, утварзáни да бúдат* [MV,K (261)]; ~ *и викáл и вел'áл: Иди пу мéне, тó шо и пóгулéм, шо нé сам врéдин јáс да си навéдам да му удвăрзам рéмнут ут скóрнити му* [MV,K(307]; ~ *Да ки-ти-дáдам клýчити ут небéсинта цáрштина, и пáк шó ки утвăрзиш пу зéмнјата, утварзáн да бúди на нéбито* [MV,K(322)].

**утдаличен** adj 'кога нешто не е во близина' ~ *сака оша да се кажа оти не сăлда така му са трача* (му се чини) *оти Постул ăј токму утдаличен ут ричејнјут планинцки шокал, ами оти токмо-ј далек ут сăта кажани градишта* [МЕ,Р(71))].

**утдéлно** adv ‘кога некој (или нешто) има посебно место и не е со сите останати’ ~ *И вăрвăт си хóра нă-гóре, нă-дóле, пúăт, јáăт, нé плáштăт, сáмо прúкăски нă-чурбаџúјата му-кăжýвăт. Чурбаџúјата нé-ј нă-тиз-ѓáут. Тó се утдéлно, уф-дрýга стáа* [ВК,К(283)].

**утéге** impf 1. ’оптегнува’; 2. fig. ’развлекува, удолжува’ ~ *нóго сă-утигнá тóо нéгăвто ýчине* [ПК,2(122)].

**утегне (се)** pf 1. 'се испружи, се протегна' – сп. суеверие: во близина на мртовец не смее да се пушти куче, мачка и сл., бидејќи ако сепак се случи да помине *куче* и *да се утегне* тоа значи дека наскоро од истава куќа ќе има уште еден мртовец...; 2. изр.: **ги-утигнá нóјсто** (така се кажува за некој што умрел) [ПК,2(157)].

**утéжне*** pf 'кога нешто ќе стане тешко' ~ *то: мăлéчќо:, Лý:то ричéл: “Ми-утăжнá мáјкино: прăшилен – нé вúке кáмăн – амáн бáте ќо:* (< ќе го)*-пýштум, ми-дутăжнá, гáаре нă-мóжум до:-дăржум”. “А-брă, ричéл, мóлчи, нăрóт úма пуд-дăрвуто, шо ки-н-нăпрáвăт, дýрми сă-крú:ме”* [ПДој(162)]; и: **утéнџи*** ~ *тјáнака кату не знáиши да речé: “зáпри си!” кутúјката дáваши сóл, си напулнú корáбјут, утенџá, батúса нá морéту, áф водáта си одáвиха фрéт сос корабáриту на еднó* [V,PM,140]; сп. уште: – на болниот му се чини како да *му утежне мех*, и како да има камења во стомакот; народот мисли дека се добива ако болниот јаде вруќ леб и ведаш потоа пие ладна вода – народско објаснување за болеста **фат** (стомашна болест) [ТГев(242)].

**утéл** m ’хотел’ ~ *уф áно спúит пăтници, тóо о-вúкаа* **áн** *áдно врéме, сјáа утéл* [ПК,2(20)].

**утеле (са)** pf ’се кажува кога кравата ќе роди подмладок (теле), истиов глагол се употребува и кога ќе се породи *биволица* или *камила*’ – ако некоја крава ќе се *утеле* в поле тогаш *гувидарут* откако ќе ги дотера кравата и телето дома добива *бакшиш* (подарок); ќе му направат *млечник* (баница со млеко в среде). На кравата што се отелила ќе и врзат за опашот црвен конец, а на телето околу врат ќе му врзат заплетен дебел конец од бела и црвена преѓа за да не може некој да ги урекне [ТГев(373)].

**утемни** pf ’спаси’ ~ *и така уф тéмнуто дојдé дрýг едúн човéк, гу здигнá от гимúата душмáнинот и гу удрú нéтри аф морéту. И такá как видéха гимиџúиту, сúчки слáвјаха Гóспода, што ги утéмна от такóф едúн дúв душмáнин* [V,PM,24].

**утéпа*** pf 1. ‘убие' ~ *рéкал: ”Ак-сáкте мą-утąпáјте, ак-сáкте мą-убисéјте. Аска бјáх сус-мóо гáзда. Ми-сą-пугýди гáздąта крąдéц, ама ут-сирмаштúјте крáде”* [ВДој,Н(280)]; ~ *бил един лош арамија, што е утипал 99 души. Така живуваќи, бактиса, па утиде пра един дуовник* (свештеник, исповедник) *да са испуведе и да гу пите има ли пруштавија за него. Дуовник(ут) му риче оти за него нема пруштавија* [ТГев,147]; ~ *като чýл цáрăт чé је-отепáле лáмјата рéкăл: “Викнáјте-го тó, шо ја-утепáл* (пишува: *утепáле*) *лáмјата”. Като отúшăл дéтто при-цáрăт рéкăл: “Јáскă ја-утепáх”* [ВСол,Град(295)]; ~ *Гóце Дéлчуф вúкăше: “Мăкидóнија нáша ќе-ј”. Дă нé о-издáдăа, óн нé умúрше. Нă-мóжăа до:-утéпăт нă-нéго. Шéтше пу-Тýрцте, нé о-фăтúа* [ВКук,Мал(290)]; ~ *Е-ее, кóо г-утипáа Гóце, кáк нé пóмнум.*

*Уте́пин у-Ба́ница. Гуле́ма бих. Еме́н усумдисе́ и пе́т гуди́ни сум-а́с, не́-сум мăле́чка. Ас си́чко зна́м* [ВКук,Мал(290)]; 2. изр.: **сă-уте́пăл па́ри дăва́јне** (= се изнемоштил од многу спремање за гости што му доаѓале за празникот С. Јован, што повеќе пати во годината се јавувал) ~ *са́кăл не́јќăл, сѐ и ка́нăл сил'а́јнте нă-го́сти, а и сил'а́јнте зă-а́тăр – сѐ му-гриде́ле. И чо́ику сă-уте́пăл па́ри дăва́јне. Уд-гуле́ми ăрчо́ј, чи́нки ут-стра́ сă-бе́га – ут стра́м не́ сă-бе́га, до́шăл ду-то́а дирџе́ – че́јли нă-муже́л дă-си-ку́пе* [ДК,Деб(153)]; сп. клетва: **бол'ка да та утепе** [ТГев,319].

**уте́пин** adj 1.'убиен' ~ *Е-ее, ко́о г-утипа́а Го́це, ка́к не́ по́мнум. Уте́пин у-Ба́ница. Гуле́ма бих. Ас си́чко зна́м* [ВКук,Мал(290)]; ~ *ту́рскăта во́јска и-зăгрăдú та́м. Пучна́ стрăже́ние, ка́вга* (војна) *дă се-пра́ви, дă-се-би́јат и тăрчăт во́јските. Апусто́л вуј-во́да гу-зăгрăди́ме. Ба́м – бу́м. А утипа́ни о́ни ут-се́луто и-извăди́ја* [ВЕв(298)]; ~ *заедно́ш изл'а́зи от ко́н'ут, гу фати на господа́рот му, сос ка́мини гу би́ише по гла́вата, удри гу, утепа́. Тога́с зема́ то́ј џифаи́рите и ко́ните, побегна́л, гу остави́ господа́рот на пăтју уте́пан* [V,РМ,27]; 2. изр.: **за сон утепан** (= преморен, ненаспан) ~ *си прикажу́ваа су не́гу, шо би́ле М... и Илиа, шо виде́ле на сла́ва, вела́ли за у́мир не́гуво, шо ки са да́диши на Јерусали́м.. Па Пе́тро и дру́зи би́ле за со́н уте́пани* [MV,К(327)].

**уте́пуве*** impf – 1. в. **утепа** ~ *ричéли: "Ни́м сă-ко́си, пубра́тиме, ќă-фа́тăме та́ фушки́а и пăрча́ пу-пăрча́ ќă-нăпра́вме"! Најти́, ăдна́ ве́чăр вăлците ă-фăти́ли лиси́цта и о́на фăти́ла дă-им сă-мо́ле: "Ама́н, устăве́јте-ме, ним мă-утипува́јте"* [ВК,П(287)]; ~ *и приз ониј пăт млогу аскер вăрвјаши, и млогу от онца мрави са убиеха: едни сос кони ги мачкаха, и други така ги таптјаха, ги утепуваа* [V,РМ,96]; ~ *и па́к фати то́јнака да ве́ли: "о́х се́стри, излезе́ти да ви́дити, што ни пусна́ха ма́јките ни!" Тога́с жа́бите кату чуха́ така́, заедно́ч фати́ха да изле́ват по една́, по една́, и то́јнака ги утепу́ваши да не одре́вет ни́шту* [V,МР,29]; 2. – **(са)** ~ *питаште́м-питаште́м најде́ Кулу́фувата ќăшта, влезе́ нетри, гу прија́ха сос мло́гу радост и мло́гу цирим́онја му чини́ха. Тога́с онова́ ца́р, кату га виде́ она́ја же́на, са почу́ди и рече́ сос умо́т му: "наистина, за та́ја же́на чове́к са утепу́ва да га зе́ми"* [V,РМ(12)]; ~ *Ја́гăнто у̂дгово́руве: "Це́л де́н по-су́ј ри́диша су́ј гăргăле́нки сăм тăркал'ува́л". По́по па́ сă-разл'у́туве и зи́ме си-уте́пуве и дру́гото де́те* [ВКук,П(285)]; 3. fig. 'се исцрпува' (од работа) ~ *едно време имаши един сиромах човек, којто са утепуваше ката ден от работа и не можиши да си храни сос жената му* [V,РМ(64)].

**утéра*** pf 'притера, обично стока, за да влезе в штала' ~ *у́тери-ј губе́та ду-ја́сăлта* [ПК,2(55)] – во контекстот имаме случај кога вокал во група со сонант се редуцира и се антиципира: **ду-ја́сăлта** (< ду-јаслата).

**утесне*** pf 'угнети некого, го стави на тесно' – народот верува дека ѓаволот побегнал од пеколот, и дека ги тера луѓето да прават зло, т. е. да грешат и потоа да се најдат во пеколот; оттаму за некој што прави лоши работи се вели: *"Гу утело злото, тоја куси"* (?) [ТГев(310)].

**утепши** pf 'го смири, му даде утеха' ~ *Царјут, как гу виде така пожален, фати да му вели: "Глеј си работата! Пак ке да дојди един рет да добиши. Нека е здрави!" Така гу утеши царјут на зета му* [V,PM(50)].

**утешéние** n 'смирување, утеха' ~ *мáјка му заеднóч фатѝ хизмиќáр за чѝфтут и óшти еднóч не пýсна нѝту пари, ниту дéте по вăнката... ама не проминá млóгу врéме, на едѝн дéн измрéха чéтри дéца та тéмната нéмаши нѝкој утешéние* [V,MP,26].

**утзáди** adv 'назад' ~ *утпрéт снéк вăрне, утзáди грáт вăрне* (гатанка = направа со која се изделува семето од памукот) [И,Гг(122)]

**утѝве** impf 'оди' ~ *тóо дéте дéн-виздéн го-пасл јáгнăнцто и вичиртá сă-ва рѝне дóма сус-јáгнăнцто. Јáгнăто прáво на-пизýл'о утѝве и рýп-рýп-рýп фăтѝл да-жвáке адѝн вăглн* [ВКук(283)]; ~ *Е, кá гу-нусѝла дубунáро, "ох" рéкла мăјкá-му. Е, óна кá рéкла "óх", излéгăл "Ох", чувéк. "Дéк ќо-нóсиш сѝн-ти?". Гу-зѝме дéтто, гу-пуштýве уф-бунáро и óн утѝве уф-бунáро* [ВКук,Пл(290)]; ~ *аднă жéна си-имáла гул'áму мумѝче – Марýшка. В дóра си-имáли хýбăва грăдѝна и в-грăдѝнăта гул'áму дăру. С'áки дăн' мумăта утѝвăла насéнка пуд-дăрóту да-киндѝса* [ВДр, ГБ(329)].

**утигáчка** f 'дел од направата за ткаење, т.е. од разбојот' ~ *дăрво, уснéго о-стигнýвме крóснуто* [ПК,2 (123)].

**утѝди** pf 1. 'замина, отиде' ~ *му вéли на фатéнјот човéк: Стáни си , и крéни си носѝлото и óди си уф-куќата. Да óн ка станá, си утѝди на кýќата му. Ка видé свéтут, си чудѝле, и слáвиа на Бóга, шо му давáл таквѝа пувéла на л'ýдито* [MV,K(266)]; 2. изр.: **(си) уддé уд-вéкут** (= почина, умре) ~ *грéхн'оо* (сиромавиот) *уддé уд-вéкут* [ПК,2 (34)].

**утѝдин*** adj (гл.) ~ *бѝх бóлин двáјси дéна, нéмах утѝдину на-рáбута, а фчéра утѝдух на н'ѝва, рáнуту пáсих улóити кóлку двá сахáти* [ВБог,Нег(339)].

**утипýва*** impf 'прави некое живо суштество да стане мртво, убива'~ *óде тó у-вудинѝцăта, лигнýва. Сивéл'ăт тѝа л'ýѓăта шу-бѝле тáму: "А брé, нѝа снóшни бéме тýка, збурувáме. Тѝсут ýши ѝма. Ај дă-вѝдиме тýка шó ѝма?" Кó ќи-вѝдăт чóикут, бугáтјут. Гу-нăóжцăт тáму, г-утипýвăт и си óдăт* [ДК,Ран(126)].

**утихни** pf 'се смири' ~ *така сиромахо чекал да утихни реката, та да промине. От некој час сетни са утихни реката, и тојнака промина и си отиде на дома му сос много радост* [V,PM(93)]; ~ *му кажува: "синку, кога ки видиш некој облак и да дăжди, тинака да заприш на една страна, дури да промине облакот. И пак кога ки видиш мăтна река да иди, да не миниш от неја, дурде не утихни реката!"* [V,PM(93)] – во контекстот срекаваме нерегуларна употреба на предлогот **от** наместо 'низ': **да не миниш от неја**.

**уткá** adv 'откако, откога' ~ *уткá адунцé бéл дéн нé видéх* (= откако ја доведе (невестата) животот ми стана пекол) [ПКук(Гăрб)].

**уткáже*** pf 'прекине нешто, пр. некоја соработка' ~ *крăлѝцăта умрéла уд-мăка. Вó нéма, нă-мóж дă-гу трăгнăт уттáму ич. – "Шó прáјме су-вó дéте? , си вéле крáлут. Тó ќи-нă-јáде двéте". –"Брé дéте, нéм!*

*Утка́жи ут-то́ ни́што!" Ти́а – па́ри и́мăт. Це́лта дăржа́ва ă-и́ма зăбурче́но* [ДК,Ран(130)].

**утка́жува*** impf – в. **утказке** ~ *Е, прăви́ле бра́к, е́р ка́ко тре́ба. Сă-же́не та́му. Арну ма́, во́а па́ о́де су-ти́а ăпăши́нта. Му-ве́ле: "Шо́ пра́јш ти? Зăш о́јш су-ти́а...?". Му-ве́ле: "Ја́с ут-ти́а не́ уткăжу́вăм"* [ДК,Ран(126)].

**утка́ре*** pf 1.'однесе нешто некаде' ~ *ца́рут ви́ке: "Ка́к? Мо́јта мо́ма во́нка не́ изле́зе и тува́ да-ста́не!" И ви́кăт два́ цинл'а́та, кăчу́ва-га уф-пăјто́нут, дă-га-утка́рат та́му, де́к не́ пе́ăт пе́тли; и́мто дă-не́-ј чу́ăт. И зи́мат-га ти́ја, утка́рвăт ду-адно́ ме́сто* [ВКук(280)] – во контекстот е присутна лексичката посебност: употреба на зборот **мома** со значење 'ќерка' – *"Ка́к? Мо́јта мо́ма во́нка не́ изле́зе и тува́ да-ста́не!"*; 2. 'дотера' ~ *ќи-ј утка́рум ду-до́ма гуве́та, се́тне* (потоа) *ќи-до́м* [ПК,2(123)].

**утка́руве** impf – в. **утка́ре** [ПК,2 (123)].

**утки́не*** pf 'спаси' – в. **утки́нува** ~ *ко:-пу́ле та́му ăну-пи́ле ци́фка нă-ăнă дăрви́че и во́ ко:-си-фăрле о́чите, пу́ле та́му ăнă-зми́а. И во́ изва́јќа то́ буздуга́нут – па́т! Та́ ма́јкă-му нă-ти́а пили́шча ... о́де и-му-ве́ле: "Шо́ са́кăш дă-тă-пуда́рум шо́ ми-уткина́ че́ăта"* [ВВ,Крон(312)]; ~ *о́н те́гне, те́гне, си-ă-скину́ва па́шкăта. Лиси́цăта бе́га, вắлкут пу-не́а. Лиси́цăта сă-пикна́ у-ду́п-кăта и вắлкут тắрча. Ко́га фăш-та́ше но́гăта, о́на вика́ше: "А пу́кни тре́сни, корен те́гниш". И та́ка утки́на лиси́цата уд вắлкут* [ДК(144)]; ~ *е, кă-зăпре́л, уддéле ти́ă де́чкăта дă-ј иска́рăт ут куфче́го. Шо дă-ви́дăт, де́цăта сă-искла́ле ус-но́жувуто, сă-избуде́ле, са́ми сă-искла́ле ут-тесна́ва. "Бре-ма́јкăтă, шо ни нăпрăви́ – кăжа́ла же́нăта нă-по́по – а́јде ки-бе́гăме, ки-уста́вăме и ко́јсте, са́мо дă-ут-ки́нуме"* [ПДој(163)]; ~ *не́л' уткина́х ут та́а бо́л'ка, сја́а пе́т па́ри не́ да́вум* (= не се грижам за друго); *гле́ј до:-утки́ниш де́тто, та ним сă-сакалди́суви* (нервира) *за-дру́го* [ПК,2(123)]; ~ *"Ни́е, ви́ке, сус-Бо́га напре́ди ки-уста́нуме живи и о́н ќ-о́де ме́сто на́ска". И фа́те, се́че мрắфка. Се́че мрắфка, шу́тке нă-тăка́. То́ă са́мо о́хкă. Сăчува́јки, сăчува́јки, зна́чи, гу-умре́л нă-де́фо. И тăка́, о́ни, бра́тто уткина́ле, а де́фо удде́л* [ПДој,Ник(160)] – во контекстот се забележуваат две граматички посебности: изразување на директниот предмет со предлогот **на**, и употреба на непреоден во функција на преоден глагол: **сăчува́јки, сăчува́јки, зна́чи, гу-умре́л нă-де́фо.**

**уткина́ч** m 'спасител' ~ *и ре́кла: Бла-же́на ти на же́нити, и благо-сло́вин се́мито уф тво́а сắрци. И блаже́на шо верува́ла, о́ти се́га ви́ки ки сă сва́ршат ти́и шо сă кажа́ни уф не́а ут Го́спот. И ре́кал Мари́а: Гуле́мо и сắрцито ми на Го́спот, и радува́ла ду́ша ми кри Бо́га, мо́јо уткина́ч* [MV,K(301)] – во контекстот е нарушена конгруенцијата меѓу субјектот (ж. род) и предикатот (машки) : *ре́кал Мари́а,* што јасно потврдува дека родот како граматичка категорија функционира само делумно, што било причина Ј. Иванов, поради неупатеност погрешно да се залага, односно да докажува дека во овие говори крајниот ер, иако во слаба позиција се вокализирал.

**уткина́чка*** f 'спас' ~ *и моли́ на Бо́га и риче́: Го́спуди се́га зе́вај си на*

*измикáрут твóј кату́ кáк си рéка̣л су мíрну; éту а видéле óчити ми уткинáчката твóја, шо сă чини́ азăр* [MV,K(312)].

**уткíнува̣** impf 'спасува, ослободува' ~ *му-рéкле: "Амăн, брáте, бéгăј ут-ту́ка, ту́кă-ј лáмјăта... јáа̣ рăнéта̣, ăку-стáне, ќи-тă-изéде". Вó јунáкут питáл: "Дéка-ј?" – "Јá-а тáму у-дру́гта удáа" – му-рéкле. Вó влéва̣ ... óн су-буздугáнут – пáт! Му-и-удíра̣ тíа̣ глáвите, ă-сéче. Мóмите и-уткíнува̣* [ВВ,Крон(312)].

**уткóве*** pf 'извади клинци и она што било компактно го стори на делови' ~ *ӣилáӣо са̣ чуди́, дал си-умрé ӣóлко скóро; и му викнá на јузбашíјаӣа, расӣиӣá на нéḡо дал си-умрé уӣ вакăӣ. Да как ӣузнајá уӣ јузбашíјаӣа, му башладисá* (подари) *снáḡаӣа на Јóсиф. И óн и куӣи́ савáн* (погребно носило) *и ḡу уӣкувá, да му зави́ су савáнуӣ; да ḡу куӣá уф ḡрóбуӣ* [MV,K(255)]; – во контекстот е регистрирана проширената употреба на предлогот ***на*** во состав на директниот предмет: *и му викнá на јузбашíјаӣа, расӣиӣá на нéḡо* [MV,K(255)].

**уткóлко** conj 'отколку' (упатува на услов) ~ *ти́ нéма, рăчé, дă-прăстáниш, ти́ ки-му-сáкиш нă-нéго злáтнио пăмпóр, шо му бил и читири́јсе, кá им ви́кăт нă-ти́ бе, шлéпуве. Уткóлку нé ти ги дáде ти рăбóти ки-му-кáјш спулáј-ти, збóгум јáс си óдум* [ПДој(148)].

**уткопе** pf 'извади нешто што било закопано в земја' ~ *си испадна и уд цркви, си утиде ду то стадо] ду то стадо, дробно стадо] да гу пасе пукрај село] пукрај цркви и грубишта.] Замркнало се стимнило... ] си утиде млади Стујан] си утиде ду нов ми гроб] си уткупа бела Јана* [ТГев(202)]; ~ *ни́му да си бéрите за вáс стóка на зéмнјата, шо гу изиду́ат цăрвиц и згу́ра* ('рѓа), *и арамíити шо ут-кóпуат и крáдат. Да си бéрите за вáс имáнјо на нéбито, шо нéма за нéгу нíту цăрвиц, ни́то згу́ра да гу изéди и ни́то арамíити да гу уткóпат* [MV,K(282)].

**уткóрнуве** impf 'вади растение од земја заедно со корен' [СКук(338)].

**уткраде** pf 1.'земе нешто скришно што не е негово' – некој ќе праша: *"Што воја чувек висе тука?" – "Гу убисиме, оти е арамија и оти краде". – "Аман, што краде?" –"Што краде?! Само да знаиш и да видиш. Тоги ки речиш не да гу убесме, емен жив да гу запал'ме". – "Е, што уткраде, кажајте, де?"* [ТГев(186-187)]; ~ *уддé Питру́ш кут-пупáрин, му-ј-уткрăдéли парте шо-прудăвáл вáадин* [ПК,2(172)]; ~ *отиде на онаја удаја дека беши царјувата керка; една вечер га уткради, тебдил га чини сос други мăшки дрехи и праве га закара кату ќуле* [V,PM(35-36)]; ~ *за̣штó, рéка̣л, ти сирмáшките óјш да̣-крáјш? А-бе, дóјме на̣-цáро да-му-ди́гнуме. Д-íма бар шо ќи-укрáјш - вíке.* [ВД,Н(278)]; – се случува некој слободоумен верник во врска со постењето вака да реагира: "*Што има џанум, оти чувек ки мрсе! – Да утепиш чувек, да уткрадиш, да накливетиш, да издадиш – тоа е грех, исе, оти ки апнум месо или млеко па ки згрешум! Сакале попуве па а правиле воја работа"* [ТГев(308)]; 2. изр.: **дéтто ут-лу́л'ка на-мáјка да-и́-гу-уткрáде** (= се кажува за некој што е многу вешт во крадењето) ~ *"Твóјте брáтта са̣-научи́ја за̣нáт, ти́ шó сă-нау́чи у-планíнта?" – "Е, цáре – му-вéле дéтто – нóго за̣нáт сă-нау́чу*

*јáска. Сạ-наýчу, цáре, дéтто утл'ýл'ка нạ-мáјка дạ-и-гу-уткрáдам"* [ВКај,Ран(322)]; ~ *бăкáл'то* (продавачите на стока за домашни потреби) *нă-гóре глéет* (со погледот угоре верникот се моли на Бога да ја постигне саканата цел) *дă-т-уткрáдат, сáмо дă-вúдат оти мóлчиш* [ПК,2(184)].

**уткрúе** pf 1. 'направи достапно нешто што било сокриено' ~ *искăрáл: "Жéно, сă-свăрúл". Гу-бýте чăкóро, "сă-свăрúл", викáл. "Стáни дă-вúјш, сă-свăрúл, жéно!" Тóă дăрво, нéма што. Е, éдно врéме тóă рăчéл: "А бе, што си, ричéл, тóлко си-успáла ти?", ин гу-уткријáл јургáно* [ПДој,Ник(159)]; 2. – **(се)** 'се дозна' ~ *пáк блúзу-е грáдут, мóж дă-дóјде вóјскăта и мóрăше дă-отстăпăт. Вăндо су-чéтта утúде уф-Пáјăк плăнúна. И-кăзнúја. Оште ќе-кáзнеа, áма се-уткрú тó пезевéнк, шо нé се-придăдé* [ВЕв(299)]; 3. изр.: **дă-уткрú· чéтта** (= да се дознае тајната) ~ *тú ќ-óдиш тáм, ки-сă-рăзвăртиш укул пăлáто, ки-вúкнш: о, о дóктор, о, о дóктор. Зă дă нé гă-уткрú·т дóктурто чéтта, шо вúкăме нú·, óти úма тăквó дéте цáро, нă-мóжăт дă--гу-изл'ăкýвăт, ги-зăкóл'уве, цáро дóктурто ги кóле* [ПДој(147)]; **се уткрú óгинут** (= почнаа да стрелат) ~ *Жéнте су-кăндúл'ките свéтăт (кăндúл'ки = ламби). Они су-штúкуви тăкá и-измушкáа тúе, и-утипáа. Нé мужáа... кă-се-уткрú óгинут* [ВЕв(299)].

**уткрива*** impf 'прави нешто достапно' ~ *имáла тá двé кукóшки уд-мáјкă-му шу-умрéла. Тúа викáле: "тýк-тýк, тýпа-тýка-тýка, тýп-тýп!" Тúа жéјнте си-рéкле: "Шó вúка тýка вó пéтлу?" Кóа ќ-óдăт дă-вúдăт – су кóшу полупéна, чýпăта стóе уздóла. Г-уткрúвăт* [ДК,121]; ~ *"Нéмај гáјле!, му-вéле. Нéк-сă-стéмне, јáс ќи-дóјăм, тá рăбóта ќ-ă-сфăрииме! Ќ-у-клáјме у-врéкито, ќ-у-уднéсиме нă-рéкăта, дă-нă-вúде нúкуј" Е, сéга гу-викнýва брáт-му нăтре, óде брáт-му. Г-уткрúвăт, шó ќи-вú-ăт – óвен. Ето вó-е: "Брáт брáт нé рáне – тéшко тó шу-гу-нема!"* [ДК,Деб121].

**уткуп** m – на денот на свадбата, пред да почне церемонијата младоженецот ги дарува дечињата, роднини на невестата со пари и тоа се вика **уткуп** [ТГев(179)].

**уткă** adv 'откако' ~ *уткă-пуминáле двáјсе гудúни, сă-дукăрáло рéт тó· тăргóвăцо дạ дó· пá уф-тó· сéло. Вéчăрта си-нóјџе акрáно, уф-кавă-нéто пусăдéле* [ПДој(151)].

**уткăде** adv 'на кој начин, од каде' ~ *а тúја пóгулéмте брáтќа ка шитáле, шитáле и сạ-вăрнáле нáзạт дạ-си úдạт дóма бес-пéт пáри. Кóга видéле дéка пóмáлиут брáт сạ-збугạтúл, гу-питáле уткăде најдéл тóлку пáри* [Мег,Тр(318)]; ~ *уддéле пукрăј мó·рто, ки-лéжăт нă-нéко· сăртче тăкá. Нéго ќо· (<ќе го) -тýрăт уткăде мó·рто, ут-тáа стрáна. Кá ки зáспе он, ќо-тăркáл'ăт уф-мó·рто* [ПДој,Ник(163)].

**уткăршýва** impf 'откинува парче од некоја целост' ~ *излéга идну-чóвек су-брáда, му-вéле: "Бре дéте, дéк ќ-óјш?" – "Дă-си-гу пáлăм кăсмéтут, вéле, дéца úмăм, глáдни". –"Нéма трó лéп дă-ми дáш?" –"Имăм, áма ут-пéпăл", му-вéле. Уткăршýва ину-кóмăт, му-дáва* [ДК,Ран(126)].

**утнéсе** pf 'префрли нешто од едно на др. место' ~ *Трăгнá нă-пăзáро дă-óде, срешнáạ-гу Еврéјто. Пúтат-гу: "Кóлко, мóмче, рúбăта?" Адúн дáва дéсет грóша, дрýги – петнáјсе. Дéтто се-зăрăдýва мнóго, кýпи-си*

*брáшно, кýпи-си сóл' и устáнăлите пáри ги-утнéсе дóма* [ВК,К(280)]; ~ *имáлу ăдно врéм'ạ ăдăн бéдăн чул'áк. Агá утíвал нạ-нíвăтạ вúд'ạл чи-двé д'ạцá бúјạт ăднó мáлку змúјчạ. Змúјчạту сạ-пумóлилу нạ-чул'áка дạ-гу-утăрвẹ и дạ-гу-утн'ạсé нạ-мáјкạ-му* [ВДр,ГБ(329)].

**ут-нắтре** adv 'одвнатре' ~ *Зéме дéтто дă-га-измíе чéшкăта и тáа се-нăпăлни́ сус-злáто. Истýрве-гу злáтто уф-кисéто и тýрве гă уф-пáзвăта. И-вúке: "Мáле, уфчéра прудадéх рúбичкăта, áма é што излезé утнăтре"* [ВК(281)].

**утпáдне*** pf 'се изнемошти' ~ *Ех, си-вăрнáлу дéјту дóма, áма гу-нăјдýва тáтку-му дăнăмăна. Му-пăднá жáлус нă-дéјту зă-тáтку-му. "Бе – тáти, уд-мéн пăднá нóгу. Ми-учú, јáс си-нăучúј, áма ти утпăднá"* [ВЕв, Кор(303)].

**утпáсăве** impf 'нанесува повреда, ранува' [ИГг,129]

**утпéве** impf 'прочитува' ~ *утпéвум еднó пúсмо ут Вáно* [СКук(338)].

**утпр'ắт'** adv 'напред' (во случајот: пред нас) ~ *ја-турнувáми на-врắх баклавáта, сă-натуп'óва и фáш'тами с'éтн'а да-јид'éми; тр'абýваши дạ-бúш'и халúс баклавá, ни на-кнúгата писáна и такá ш'тóгуд'ạ ни вúд'ạхми; тр'ắбуваш'и тапс'áта да-бúш'и утпр'ắт'* [ВБог,Су(342)]; ~ *утпрéт снéк вăрне, утзáди грáт вăрне* (гатанка = направа со која се изделува семето од памукот) [И,Гг(122)]; ~ *и-спрăснува кóн'у да-б'áга, б'áга, б'áга, б'áга... сă-загубú ут-ш'úч'ки утпр'ắт' ут-уч'úт'ạ и ш'úч'ки р'éкнуха: "за-гу-уклавé тузú д'ắтạ тóс кóн'!"* [ВБог,Су(343)].

**утпýште** pf 'ослободи, направи нешто да функционира' ~ *рăчéл: "Ма: утпýшти та: еднáта рăка, дă-ти-рăсцéпум дăрва, нáпкум пá ма:-вăрзи", рăчéл. Е, мо:-утпуштúл, зă-дă-ѝ-рăсцéпе дăрва, óн са:-утпуштúл и-та: рăка, еднá бăлтúă нă-жéнта, а турúл уф-кăзáно* [ПДој,Ник(159)];

**утпắрвин** adv 'на самиот почеток, прво' ~ *ки-си-а-исклáвиш, ду-трú дéна тạкá ки-си-прáвиш и тишúм ут-пăрвин ки-си-бéриш лúшче мáлце, áма тó нóгу сúтну ки-гу-дрóбиш óти тó óште пл'ýнкичка и* [ВМ, Стр(303)].

**утпăтýве*** pf 'отпатува' ~ *адúн дéн чýл нéјнут л'убóвник óти, знáјш, утпăтувáли нă-гóре нă-дóле, кăжувáли: "А-бе, нă-едикóј-си áн јáдине, пúјне бес-пáри, сáмо зă-аднá прúкаска"* [ВКук(283)].

**ýтрạта-дéн** adv 'денот што настапува, утре' ~ *ýтрạта-дéн тргнáле дạ-ạ-бркạт мéчкạта. И ствáрно ạ-нạјдéле дéка лéже удáвạна, а кýчто жúво, си-сéде ду-нéа* [ВГев,Мир(273)]; и: **ýтридéн** ~ *сăбута нăвéчир цéла нóќ свáдба. Утридéн, нидéл'та, ќи-тăргниа дă-ă-зéвăт нивéстăта. Ќи-сă-сăбéриа кóјна, кóли. Иргéјнту ќи-вјáниа кóјна, дрýзи ќи-прéгниа кóли* [ВЕв,Кор(307)].

**ýтре** adv 1.'денот што непосредно доаѓа' ~ *Дéтто кажá: "Рúбичка фатúх, скắпо га-прудадéх. Брáшно купúх, мáмо, сóл' купúх и устáнăлите пáри ги-дунсéх". "Утре зáстра, ка ки-óдиш, áко излóвиш дрýга рúбичка, поскắпо дă-га-прудáдиш"* [ВКук(281)]; ~ *и вó вúка, а зé нă-дóлу ут-кýкăта: "Е-еј, фил'áн чувéк си-жéни ýтре, ви-кáни нă-свáдбă". Вúка. Жăндáрити: "Шó бре вúкăш тú?" – "Јá цăрну нă-бéлу, јáс сăм пуштéн"* [ВЕв,Кор(306)]; ~ *вó, дạ-прóстиш, сạ-мучáл у-тó: кýпут унăтре и ва: дéн, ýтре, ва: дéн ýтре гу-нăпăлнúл тó: кýпут. Пу-врéме дóшло рéт, вúке зạ-дạ-ýмре. Устăрéл вúке* [М,Зб(321)]; – ако

некого го снајде голема несреќа, пр. смрт, пријателите го советуваат и тешат со овие зборови: *"Господ тебе нека та живеје! Ка е Господ не е никуј. Он вадан лошо даве, ама утре два ката добро"* [ТГев(305)]; ~ *ни́м сă-фáли óт си вáадăн áрăн, тýки ми́сли шо мóже да-т-сă-дéсе ýтре; нé ви́ки кá сум, тýк кáк ќи-би́дум* [ПК,2(180)]; 2. изр.: **душа нека стоје (Бог) ки да здраве, ако не вадан а оно утре** (= додека е жив човек не треба да ја губи надежта) [ТГев(247)].

**утрéби** pf 'исчисти нешто (пр. жито) со требење' ~ *И чул'áкạ сạ-пригóтвил за-умирáчкạ. Кáзăл-хи дạ-утрéби жи́ту, дạ-умéси хл'áп и дạ-сфáри фăсýл зạ-прéкăда. Си́чку биló гутóу и тóј утишéл* [ВДр,ГБ(331)].

**утрéзне*** pf 'кога по пијанството организамот се ослободува од алкохолот' ~ *Пучнáла висéлбăта. Гу-упи́ăвăт пóпут, гу-ублéчăвăт уф-ạрнăýтски рýби и гу-истрăкáлăвăт уф-дóлут. Ут-кóа утризнéл, сă-глéде и си-ми́сле* [ВГ,Бог(274)].

**ýтрин** f (m) – в. **утру** ~ *ăднắ ýтрин ч'ул'áкạ кáзăл нạ-женăтạ-си дạ-и́дăт и ви́дạт уфцéт'ạ. Куштáрăта билá дạлéч извăн сéлуту. Мăжắ јáхнăл кóнчјăту, пăк-женắтạ сạ-кáчилạ на кубилатạ* [ВДр,ГБ(331)]; и: **ýтрина** ~ *и вели́-му змиéта на-охчéре: "Побрáтиме, јá-сам зми́ј, са-бăхт'ахме сас-ади́н дрýк зми́ј, та ма-сегá тýк фăрли, и сам сегá отслáбнал та не-мóга за-да-хóдем, и ти-са-мóлем да-ми-донéваш катá ýтрина мл'áкуту от-охцéте"* [ВДр, ГБ(332)].

**утринáта** adv – 'наутро' ~ *такá óниј вéчер са коноши́сали хáрно двáта. Утринáта пáк бабата гу примени́ сос жéнски дрéхи и гу извади́ вăнка* [V,PM,9]; ~ *утринат'á и́ш'тạха да-пóјат да-тригисуват (да б'éрат) миси́р'ут; му-вил'áт на-д'ăдуту: "Ти́-си стáр ч'ув'áк, с'ăт' у-думá сăс-мáлкат'ạ, нăј да-пóјми на-миси́-рут* [ВБог,Вис(340)]; ~ *утрината станáха от тамо, оти́доха на царскиј конáк, тогáс царјут му вели́: "скóру от двóрот ми и от мóјта цáрчина да побéгниш, учи́те ми да ти не ви́дат"* [V,PM,10] – во контекстот има редослед нестандарден за македонскиот јазик – глаголот и кратката зам. форма се одделени со негацијата: *учи́те ми да ти не ви́дат;* и: **утринта** ~ *глáдин легнýваш, утринта станýваш, на Бóга си мóлиш, садé здрáве да му дáва на нéгу и на женáта му. И Бóг дадé, приниxá мăра женáта му и полéка-полéка оздравјáла, са чини́ хáрно* [V,PM,20]; ~ *"Јá, рăчéл, тó-ј дéтто". "Дóбро, рăчéл, ýтре. Ва вéчăр сум тýка, нé излéвум ни́кăде. Ки-чýкиш бăрăбáно, уф-бáните дă не смéе ни́куј дă-флéзе, усвéн цáро". И утринтá, сăбáјл'ăн ф-óсум сáто, óн óде нă-бáјнăта* [ПДој(148)]; ~ *аку сакаш да га докимасаш, дувечира, кога ке да си легнити, таму она дека ки спие, аку е мома, утринта ке да е тревата увјахната, пак аку е јунак, тревата ке да е росна ...*

**ýтринту** adv в. **утринáта** ~ *тăкá ки-си-ạ-прáјме су-ти́е, ки-си-ạ-угрáдме та ки-пóчне дạ-си-шéте бýпта пу-вéјкта, сáке дạ-ви́е кужýрци и ýтринту пá тăкá* [ВМ,Сар(318)].

**утрóва** f 'отров' – в. **утрувáчка** ~ *Кạрá-Циндéм кăжýве нạ-дујнá-ѓузи-ли́јкăта: "Вóа умјáсе нạ нáшут чувéк. Тóлко врéме зăги́нин, ама нạ-нéго умјáсе". Они тури́ле адна чáша утрóва, áко дă-гу-пувлáдăт Јарăм–Минăрéто дóло –дă-сă-утрýăт, дă нé сă-дáат жи́ви* [И,Гг(115)].

**утрован** adj – 1. **'отруен'** ~ *тогас и змиата му вели на човека: "еј*

*побратими, и да гу куртулисаш от мојта уста, тојнака живот нема да живува, ча јазика гу имам утрован"* [V,PM,80] – во контекстот глаголската конструкција *има (нема) + гл. придавка* се јавува во првичната форма кога гл. придавка се сложува со предметот: **гу имам утрован** (еленот); наместо стандардното: гу имам утровано; ~ *утро́вин, но́го пуврӑ́ште, али́с акшифо́син, нусе́јт-јо уф-амбула́нто* [ПК,2(18)]; 2. 'нешто што содржи отров' ~ *у-во́ота-ј о́на, не́-ј утро́вна. Та́а гӑ-ви́кат и вудну́шка* (= водена змија) [ПК,2(18)] – општата појава за македонскиот јазик: редуцирање на падежните наставки, во југоисточните говори покажува понови тенденции во тој правец и кај личните заменки, така во контекстот номинативната форма **таа** се јавува наместо формата за директен објект **неа**: **та́а гӑ-викат и вудну́шка** (наместо: 'неа гӑ-викат').

**у́тру** n 1. 'првиот дел од денот, откако ќе се појави сонцето до 10 часот – утро'; 2. изр.: **дубру́тру** (= со овој израз луѓето се поздравуваат наутро) ~ *излизе́л ӑднӑ́ш де́ду Го́спут дӑ-си-изви́де л'у́јту нӑ-зе́мјӑтӑ. Кӑвӑрве́л пукрӑ́ј ӑдна́-ни́вӑ, виде́л ӑдну ура́ч – си-о́рӑ. Го́спут гу-дуближи́л и му-ве́ле: "Дубру́тру, јуна́че!"* [ВВод(309)].

**утрува́чка** f 1. 'средство од кое човек (или животно) може да се отруе – отров' ~ *си о́де до́ма, нӑ-ни́ му-ве́ле: "Ќи-пра́јте го́зба. Ја́с ини-де́ца ви́ду. Ќ-и-го́стӑм". – "Чи́ј де́ца-сӑ?" – "Нӑ-вудинча́рут". Ти́а и-же́гна нӑ́тре. "Шо́ ќи-пра́јме?", си-ла́фӑт. Му-ве́ле: "Нӑ-ни́ ќи-му-кла́јме утрува́чка, нӑ-ца́рут не́ма дӑ-му-кла́јме"* [ДК(Лип),114]; ~ *нӑ-то́о ни утрува́чка (акшифа́) дӑ-не́ му-да́јш* [ПК,2(18)] – се кажува за некој што не заслужил ништо да му се даде; ~ *"Е, се́га, си-ре́кла о́на, курде́ла му да́ду – ужи́ви, згра́на му-да́ду – ужи́ви; сӑ́де ину-ӑбӑ́лко ќи-зе́м. Ина́та стра́на ќ-у-пра́м су утрува́чка, дру́гӑта стра́на – та́ка. Ја́с ќ-у-кӑ́снӑм ина́та стра́на, ина́та стра́на нӑ-не́а ќи-му-гу да́м. Она не-ќи-усе́те зӑ-то́"* [ДК(Дур),145]; 2. изр.: **утрува́чка не́ да́ве** (= се кажува за некој што е претерано скржав, што не сака да даде ништо, па ниту отров) ~ *е- е, шо́-ј шо́о, утрува́чка на-чуве́к не́ да́ве* [ПК,2(18)]; **утрува́чки сӑ пӑ́лнум** 'имам голема грижа, секирација' (= *уд-не́го са́мо утрува́чки сӑ-пӑ́лнум)* [ПДој,Ник(130)].

**утруен*** adj 'тој што има внесено отров во организамот' ~ *"Еј јуначе, младо гарматиче] што ти јуста, јуста пугурела] куту кора, кора калинкова] куту риба, риба јутруена" ] "Бре, дивојко, млада јубавице] как да не сум риба јутруена] кога немум ни татко ни мајка?!"* [ТГев (179)]; в. **утрован**.

**утруи** pf 1. 'состојбата кога во организамот ќе биде внесен отров' ~ *де́тето фати́ ве́ки ра́ботата да га го́ни мо́шни саала́м, ја́ко; пе́рвиат писа́р фати́ да зуле́нсова на не́гу и са́каши да на́јди вре́ме да гу утру́и* [V,PM,153]; ~ *тогас жрјапчету му вели на авиiолиа: "Нивјастата ки вари утри един казан мл'аку; аф мл'акоту ке да тури отровачка, за да утруи цара"* [V,PM,47]; ~ *един ден порӑнч'а на бабата да тури на манџ'ата зехир, да го утруи дјатенто. И как влезе нетре от портата дјетенто, фати да ражи тајчинто* [V,PM(158)]; ~ *пак нивјастата сос царјут се караши, зашто царјут беши стар; нивја-*

*тата гу некаши и сакаши да гу утруи, и не можиши да најди време* [V,РМ,47]; 2. fig. 'многу се ражалости' ~ *тојнака, кату чу така, са утру и му вели на царјут: "аман царју, јазе да ида на кăштата ми, ми е страх, зашто́ женената ми сега тил'áл тури на селуто,... туку по-харно да седам тука на твој двор, хизмет да чинам на некој твој човек"* [V,РМ,32]; 3. клетва: **да та утрује** (= да умреш, кога ќе каснеш од она што си го зел) [ТГев(320)].

**утрујвајне** n 'чинот кога некој во организмот ќе прими отровни материи' [ТГев(478)].

**у́труто** adv в. '**утринту**' ~ *у́тре ќи-пу́шчам чăтăрдéсạт аск'éри су-чăтăрдéсạт мăски нạ-планúнта зạ-дăрва, дáли мóјш да-му-и-уткрạ́диш сăта мăски?" – "Мóжам", му-рéкло дéтто. Утруто рáно-рáно и-пу́шча чăтăрдéсте аскéри* [ВКај,Ран(322)].

**утр(ă)пне*** pf 'се здрви, престана да реагира' (пр. рака, нога) ~ *Вангилино, моја прва л'убо] саноќ ми си на рăка лижала,] дури рăка, рăка јутрпнала] дур на можам чибук да запал'ум* [ТГев(53)]; Саќов од Кукушко наведува дека во односнио говор глаголот има ограничен дијапазон; се јавува само во 3. л. мн.: *утрăпнăт* ми забите од кисели плодови (зелени сливи, јаболка) [СКук(338)].

**утрăш** m 'земјоделски термин, дрвен клин што влегува во дупче на крај на воиштето од ралото и заедно со *правојут* (гужба) го поврзува воиштето со *бојндрукут* (јаремот)' [ТГев(326)].

**утсéгă** adv 'од овој момент, во иднина' ~ *кă-извăдúл три-четúри брáзди, дéду Гóспут гу-пупитáл: "Е, му-вéле, кá ти сă-пу́ле сéгă урáјниту?" – Спулáј-ти дéду, нóгу лéсну и нóгу спóрну вăрве сéга. – Ајде, сúнку, утсéгă сè тăкá дă-си-óрăш – му-ричéл дéуто и си-заминáл* [ВВод (309)].

**утсéгде** adv 'од сите страни' [СКук (338)].

**утсечи** pf 'со нож или секира оддели едно парче од нешто поголемо' ~ *едно време имаши един сиромах човек, којто са утепувашеката ден от работа и не можиши да си храни сос жената му. Тојнака фати, утсјачи едно дрво и кату гу сечиши дăрвото, кăлниши Адам и Еву* [V,РМ,64]; ~ *и пáк меѓу нúх збóр чинúха да утсéчат и онúа двeтé калáми, да зéмат по едúн аф рăките кату моздрáци* (= копје; пр. *Св. Ѓóрѓе ус муздрáк* ја убива ламјата) [V,РМ,144].

**утсéчуве** impf – в. **утсечи** [СКук(338)].

**ут-тáм** adv 1. 'отаде' ~ *дéтто га-дáде чéшкăта. Удрúла-му адúн шăмáр, зéла-му чéшкăта – нé-си зă-мéн! Бéге-си дéтто уттáм, стрáх мó-ј да-н гу-залóвăт, áко вúкне* [ВКук(282)]; ~ *дур-дạ-сă-нăпрáве нивéстта азăр, свирéја, игрáја, áјд тувăрúја рăбóтта. Уттáм кинисáја нạ-цăрквăта утидóја* [ВМ,Цăр(319)]; ~ *крăлúцăта умрéла уд-мăка. Вó нéма, нă-мóж дă-гу трăгнăт уттáму ич. – "Шó прáјме су-вó дéте?, си вéле крáлут. Тó ќи-нă-јáде двéте". – "Брé дéте, нéм! Уткáжи ут-тó нúшто!" Тúа – пáри úмăт. Цéлта дăржáва ă-úма зăбурчéно* [ДК,Ран(130)]; 2. 'потоа' ~ *Пăрвạта рạчéла: "Е, дé-ј жúва и здрáва, да-пурáсне гулéма, у́буф кăсмéт д-úма". Дру́гạта: "Кá ки-пурáсне, тó: шó-ј дóјдăн мăш дạ-ј-бúде". Трéтта па рạчéла: "Уф-гулéм грáд д-óде". Ут-тáм стạнáле тú:, си-уддéле* [ВД,(277)];

*~ и ва́а ко́лку мужéла – то́лку, кă-викна́ла си́лно: "Мắжу, ту́к-сăм у-бо́чфăта!" Утта́м се́тне мắжут о́де, ă-на́јде та́м у-бо́чфăта. И шо́ пра́е? Ти́а двéте итăрви зéва и утéпа* [ВКај,Рак(324)]; *~ "Ма́чинце, а́ј гу-јзéди ми́шут" – рéкăл. "А-а, ја́ гуто́ва-сум, с-убу́вум, бо́ш ăдна́ пи́нца и с-убу́х и вăрвум". Ут-та́м ма́чкăта нă-ми́шут, ми́шут нă-уфча́рут, уфча́рут нă-вăлкут, вăлкут нă-би́вулут* [ВК(292)]; *~ ут-та́м, фăрли́ла нă-куко́шките чини́ца. И фăти́ле дă-сă-ка́рăт куко́шките ко́ј ка́к дă-чо́пнăт. Пăтéло уддéл, фăти́л: "Ко́, ко́, ко́, рăчéл, си́те куко́шки ки-вă-збéрум, а́ма нă-еди́н не-да́м до· (<* да го) *чо́пне зăрнуто, па́ ја́с ко́·* (< ќе го) *чо́пнум"* (проколвам) [ПДој(153)].

**ут-та́мка** adv 'потоа'– в. **ут-там** 2. *~ е, ут-та́мка, то́ă рăчéл: "От тăка́ та· лиси́ца дă-ви́ка, сто́ј дă-пулéднум", ка́ пулeдна́л: ри́би* [ПДој(157)]; *~ е ут-та́мка, нăдéл'а дујдéла, сто́ј, рăчéл, а́ска до́м дă-ви́дум то́ă дăбо, дă-си-зéм ко́жта, или ко́жта или па́рте* [ПДој(161)].

**утта́мă** adv – в. **ут-та́м** 1. *~ трăгна́ме утта́мă. Ас бо́л'ăн га́·ре, сă-рăзбулéх но́го. Шо́ ти-мо́же, у́мри а́к са́киш! Ричé: "Дéк ќ-о́јте* (< ќе одете) *сја́·?" Ни́ă ви́кăме: "Ќ-о́јме уф-Бури́зуво, и́мме чи́ко, и́мум бра́т, та́м ќ-о́јме"* [ПКук(282)].

**уттегне*** pf 'опне, затегне' (пр. јаже) *~ é, на́м, шо́, фа́јќăт му-уттигна́ле иднă фо́ртума, а уттигна́ле зă-дă-нé вăрвăт. И та́а Мăру́шка да́м у-та́· фо́ртумта, сă-рăскăра́ле, сă-рăстăркăл'а́ле, сă-рăзбури́ле* [ВМ, Цăр(320)].

**утту́ка** adv 'одовде' *~ та́му на́јдел три́ дивујчи́јна, но́гу ли́чни би́ле. Би́ле ца́риви ќéрки. Ко·-гу-видéле ти́ą мо́мите му-рéкле: "Ама́н, бра́те, бéгăј утту́ка, ту́кă-ј ла́мјăта... ја́ą рăнéтą, ăку-ста́не, ќи-тă-изéде"* [ВВод,Крон(312)]; *~ му-вили́ дир-минџ'и́јата: "У-ту́ка на-го́ри на-ко́ј удин'и́ца ка-по́ш, с'е ќусé дир-минџ'и́ја ка-на́ш... ка ч'и́ними каву́л, ко́ј ка-ка́ж'и по́гол'а́ма лаж'а́"* [ВБог,Бал(344)].

**утто́ маадé** conj 'освен тоа' [СКук (338)].

**уттука** adv 'одовде' *~ идна́ о́фца нé уста́нва. Идна́ та́а стра́на фăти́ла, идна́ ва́а стра́на фăти́ла, избига́ле о́фците. Викну́ва дă-пла́че ба́бăта. Бéре утта́му, бéре утту́ка, нă-мо́ж д-и-субéре* [ДК,Лип(117)].

**уттăде** adv 'оттаму' [СКук(338)]; *~ испăдна́ утăде, пува́рки ќо·-прăф-та́сиш* [ПК,2(123)]; *~ тија планини шо гу упашуват полто на југ и угри-сланца, на Постол му велат Елимбо. Ут селто Постол не сă пулја морјто, сă пулја кату да не е трошка уд полјто заградено. Утăда уд морјто планиците па се длăжат ама не като понапред шо ричема* [ТГев(253)].

**ут-у́м кини́на** f 'плетка околу некоја материја, но правена без модел "ут ум" ' [СКук(338)].

**утупуве*** impf 'натопува, става нешто во течност' *~ сидна лудо на мија-ни,] јаде, пије, Бога моле:] "Дај ми Боже јас што сакум] јас што сакум, ем што мисл'ум] дејна мисл'ум, нока сонум] на вичери ми тикнуве] фил'џан слăзи сурунувум] сијна риза јутупувам"* [ТГев,368].

**утцéдин*** adj 'место на кое не се задржува влага' *~ кăр ни́ва сă-ви́ке ни́ва нă висо́ко мéсто, зă-туту́н, зă-ло́зе, зă-тăкви́ рăбо́ти* [ПДој(121)].

**утчéкне*** pf 1. 'открши, откина' *~ нăтăма́-гу и сирупу́что, ко́лкува гра́нка утчикна́ ут-чурéшта;* 2.

'отвори нашироко' ~ *шо́ сте а-утчикна́ле та́а вра́та, не́ гле́јте какво́ студини́ло и́де уд-во́нка;* 3. fig. 'кога некој многу зборува' ~ *ка́ утчикна́ адна у́ста ел да-зӑтво́ре* [ПК,2(123)].

**утче́книн*** adj 1.'отворен'; 2. fig. **утче́книна** (жена, девојка) 'кавгаџика, зборлива' ~ *а́дна-ро́нкуфка-ј* (мала), *а́ма а́дна утче́книна шо-ј, нӑ-мо́јш да-надгуво́риш. На-сто́ ду́ши цуа́п да́ве* [ПК,2(123)].

**утӑрве** pf 'спаси' ~ *имáлу ӑднó врéм'а ӑдӑн бéдӑн чул'áк. Агá утúвал на-нúвӑта вúд'ал чи-двé д'аца́ бúјат ӑднó мáлку змúјча. Змúјчату са-пумóлилу на-чул'áка да-гу-утӑрве и да-гу-утн'асé на-мáјка-му* [ВДр,ГБ (329)].

**уќума́т** m 'државна институција каде што се решаваат управни работи' ~ *"бре́ ти́а, то́лку мису́ри, то́лко тӑкфо́". – "Пла́тите-ми-ӑ!" – "Мису́рите пла́ти". Одӑт нӑ-уќума́тут и му-ӑ-пла́штӑт кij-зна́ ко́лку ли́ри* [ДК(143)]; ~ *чо́ику у́м не́мӑл у-гла́вӑта ичо ќи-пра́ве. Ќи-му-о́дӑт сӑти па́ри. Туга́ ни́куј гу-пужӑл'а́ле; му-ре́кле: "Са́мо Нӑстрӑди́н уца́ мо́же дӑ-тӑ-куртули́са". И та́ка чо́ику гу-ви́кнӑл Нӑстрӑди́н уца́, диме́к кӑко ӑфука́т. Ама уќума́ту фа́ти дӑ-рӑбо́та, оцӑта о́ше гу-не́ма* [ДК,Деб(156)]; ~ *диме́к, ти́а две́ ја́јца, шу-и-изе́шӑл, ќи-си-л'упе́ле пили́на, тили́нӑта ќи-пурӑсте́ле куко́шки и сӑ-со́брӑл идну-иса́п̄ шу-не́-му. стигна́л це́лју гурбе́т. И та́ка чо́ику не́ пла́ича, а рӑбо́тта стигна́ла ду-уќума́ту* [ДК,Деб(155)].

**уќурве́*** pf 1.'стане слеп' ~ *ка́ гӑсаа ва́р, гу-пӑрсна́ и нӑ-адно́ш о́кто му-пубиле́, уќурве́* [ПК,2(178)]; ~ *Мӑру́шка а-ви́каа та́а ѓу́пкӑта ду-на́с, шо́-ј пубиле́е о́чте, шо уќурве́* [ПК,2(76)]; 2. изр. клетва: **да уќурувејиш!** (= да не можеш да гледаш) [ТГев(320)].

**уф** praep 1.'упатува на внатрешност од нешто' ~ *а́ко-ј уф-стре́т ус-ри́би* (станува збор за зелник, во кукушкиот говор: **кра́шник**) – *то́-ј ри́бник-кра́шник, а́ко-ј уф-стре́т ус-зе́ле то́-ј зе́лник кра́шник* [ПК,2(61)]; ~ *Змео́ а-пикна́л ра́кта уф-гла́афта и искара́л не́колку во́шки. Ѓу́птино па́к искара́л це́ла ша́ка* [ВГев,Мир (272)]; *без дӑ-усе́те по́пут. Пупӑди́ата сӑ-убле́чӑве уф-бе́л нивисти́нски фуста́н. По́пут пучну́ве дӑ пе́. Пе́ и уф-не́а гле́а* [ВГ,Ѓав(274)]; ~ *разгла́саве низ-не́говта околи́ја да́ли ќа-се-на́јде не́куј да а-уни́ште ме́чката. На-то́а се-јаву́ве еди́н чуве́к сус-едно́ мале́чко ку́ченце. То́а чуве́к о́де уф-се́лто и пи́те де́ка-е то́а уфча́р* [ВГ,Мир(273)]; ~ *Ут-ту́к бре́к, ут-та́м бре́к уф сре́ди жи́в чуве́к* (гатанка = дете во лулка) [И,Гг (122)]; 2. 'укажува на близина односно управеност, наместо предлогот **до, кон**' ~ *ве́ли, ви́ки Исус на ни́х: Де́ца, да́ли и́мати ни́што за јаде́ни? Му гувури́ле на не́гу: Не́ма-ми. Па о́н риче́ на ни́х: Фӑрле́јти на де́сната стра́на уф ка́икут гри́пот да ки на́јдите. Фӑрли́а ви́ки, да не́ мужа́ле да гу трӑгнат* (пишува 'трегнат') *на гри́пут, ут но́гу ри́би шо би́ле* (фатени) [MV,K(337)] – во контекстот се јавува уште еден пример во кој директниот предмет е придружен со предлогот **на: да гу трӑгнат на гри́пут** (според Конески се работи за модел позајмен од влашките говори); ~ *и си наближи́а уф се́лото шо о́диа, па о́н призделу́ваш дале́ко ут ни́х да си о́ди. Да му сӑ мо́лиа на не́го е́м ве́леа: Ела су на́с, о́ти умрақна́ и пумина́ де́нут. И*

*уйишал да си нока́ва су них. Па о́ни то́га са̌-упули́ле, да гу познаја́ле* [MV,K(253)]; ~ *или как, Да́вид му вика на него у-ду́хот Афе́ндо, шо му ве́ли уф псалти́рот; риче́ Го́спот на мо́ј Го́спот: се́ди си на де́сно ми, ду́р да и наме́стам душма́ните уздо́ло уф но́зите тво́и* [MV,K(270]; ~ *па вии седејти́сте на гра́да Јерусали́ма, ду́ри да си зе́мите пуве́ла уф уз-го́ри* [MV,K(260)]; 3. 'укажува на одделување, излегување, кога се напушта определена средина, наместо предлогот **од**' ~ *да испадна́ле да ви́дат шо са̌ чи́ни, и си дујде́ле ка̌д Исус, а на́шле на чове́кут убличе́н и зачуде́н ка му испаѓа́ле дја́волити уф не́го* [MV,K (275)]; ~ *на то́а вре́ми, ка́к сто́иши Исус, бли́зо ду бла́тото виде́ две́ каи́ци шо стоја́ле уф бла́туту, па риба́рити испадна́ле уф каи́цити а ми́иа гри́пут* (рибарска мрежа) [MV,K(270]; ~ *Јараџи́јте ка́ гу видеа на си́н му, ре́кал мигу них: В о́а-ј стопа́нот, ела́јте да гу уте́пами на не́го. И а зе́ле на не́го, а извади́ле на́двор уф ло́зата и утипа́ле. Или ко́га ки дујде́л стопа́нот ут ло́зата, шо ки му чи́ни на тии јараџи́јте* [MV,K (269)] – во контекстот има пример за употребата на предлогот **од** за изразување посвојност, замена на стариот посесивен генитив-датив: **дујде́л стопа́нот ут ло́зата**; ~ *да ка́к испадна́ле о́ни, ету му дунсо́а иде́н чове́к глу́х, шо гу фа́киа уф на́двур. И на то́а ча́с испадна́ лошути́ата уф не́гу* [MV,K(266)]; ~ *и му прикална́ на не́гу, и испадна́ уф не́гу лошути́ата, и си ликува́ де́тито на то́а ча́с* [MV,K(266)]; ~ *и слизе́ уф ка́икут Пе́трос, си газа́ уф во́та, да си о́ди ка̌д Исус* [MV,K(267)]; 4.'укажува кога нешто се наоѓа, односно се случува згора, наместо предлогот **на**' ~ *и́ди но́ка, шо не́ мо́жи не́кој* (наместо: 'никој') *да рабо́ти. Дуде́ка са̣м ту́ка на зе́мн'ата, са̣м ви́дело на зе́мн'а. Как риче́ вии ла́фови, и пл'ујна́ до́ло, и прави́ ка́л ут пл'у́нката, да му а липи́ ка́лот уф о́чите* [MV,K(258)]; ~ *"Госпуди Боже, и Свита Трујцо никуј* (наместо: 'некој') *касмет да повелиш, да ни уделиш, дечка да си ранум, виргија да си плашќум, уф село да не са срамувум, душмајне да не сретум ни уф па̌т ни дома"* [ТГев(306)]; ~ *тии па шо падна́ уф ка́минут, ка́ ки слу́шат, су ра́дус а слу́шат прика́зната, и ти́а не́мат теме́л, на са́атот веру́ват, и на зло́ ка́ ки си на́јди уста́ват* [MV,K(274)]; ~ *па во́а ре́кал исти́на на них: Аку не́ а ви́дам уф ра̌ците ду̌пките ут ка̌рфиите, и да кла́дам пра̌стот уф ду̌пките ут ка̌рфиите* (клинци, шајки), *каби́л да веру́вам* [MV,K (252)]; ~ *и риче́ на них: А виде́х на Сата́на кату здра́к шо падна́ ут не́бито. Ету ви даде́х на ва́с пуве́љата да ста̌пнити узго́ри уф зми́ити и уд скра́пиа̌ти, и ни́шт'о на ва́с да не ви си чи́ни... да си раду́вати шо ва́ши и́мишта са писа́ни на неби́ните* [MV,K(298)];– во контекстот се среќава проширена употреба на наставката за збирна множина **-ишта**, што ја изместила старата наставка – єɴᴀ (имєɴᴀ) кај именките од ср. род, од консонантска основа на **-n-**: *ва́ши и́мишта*; во врска со множинската форма *небините* треба да се истакне дека во овие говори множинската наставка **-и** како да попримила карактер на универзалност, се среќава кај именки од трите рода, кај едносложни и повеќесложни, сп. примери од кај Верко-

виќ: *пасé сéлските гувéди* (говеда) (20), *ги најде братите му* (браќата) (25); *за две хилади гроши* (гроша, грошови) (235); *страшна змиа сос златни крили* (крилја) (207); од Кулакиското евангелие: *убрáле дванáдесет кóиш пăлни* (кошови) (266); *да си хóдиме на бúл'укут уф прáсити* (прасиња) (265); од Гевгелискиот говор: *колко пари чинат твоји тенки дари* (дарови) (199) – пошироко за ова в. во граматичкиот дел; 5. 'укажува на правец на движење, наместо **кон**' ~ *кýчишчăта кá ки-сă-пýшчăт уф-тéбе, пýшкăта óш кá ќá: зúмиш да: нăпăлниш. Ки-м-клéкниш нă-кулéна и двăтá да-ги-утéпиш* [ТГев (26)]; 6. 'укажува кога нешто се наоѓа здола, наместо **под**' ~ *сă мóлиши на нéго ем вéлиши: Афéндо дéтито ми лéжи уф кýќата фатéн, и нóго сă мáчи тéшко. И вéли Исус на-нéго: Јáс кá ки дóм ки гу лекý-вам. И угувóри јузбашúјата, да ричé: Афéндо, нé сам врéдин да ми дóјдиш уф-стрéата* [М,VК(259)]; 7. 'упатува на поврзување, наместо **за**' ~ *кá си а чý за Исус, утúшла уф инсáнут ут нáзут, вéлиши су ýмут: Бáрим да мóжам да му фáтам мáлко уф кужýхут* [МV,К(252)]; 8. 'укажува на начин на облекување' ~ *"Амáн брé ýлăв пóпе, ми дéк ќă-бúам. Оди вéнчи тúе лýѓе, и-здăрвú чăкáки". Пучнáла висéлбăта. Гу-утúăвăт пó-пут, гу-ублéчăвăт уф-арнăýтски рýби* [ВГ,Бог(274)]; 9. 'укажува на време кога нешто се случува' ~ *уф-нидéл'а ќ-úмме крăштéнка, дă-дóјте нă-лăнгúди* (= мекици; оби-чај е кога има *крăштенка* да се носат *лăнгúди*); ~ *дýрми уф-чéра бúх уф-вáска* [ПК,2(123)]; 10. изр.: **ако има уф гуша, има и уф душа** (= храната го одржува животот) [ТГев(247)]; **уф-себе дăрже** (= човек со тврд карактер што не се жали, т.е. не зборува за своите маки) [ПК(Гăрб)]; **уф-аднá лéјка** (вид тиква, внатре празна) **пăрдат** (= се кажува за некои што се многу блиски, интимни или пак имаат заеднички тајни) [ПК,2(207)]; **уф-вáлта** (влажно, плодно место)**-ј рáстăн** (= висок, буен човек) ~ *кóлкуф-еј, врáта н'о: збúре, уф-вáлта-ј рáстăн* [ПК,2(207)]; **уф-глýјо сáат** (= времето непосредно по полноќ) ~ *уф-двăнáјсе сáато; уф-глýјо сáат, нáште стáри вé-л'ат и-вóота спијáла* [ПК,2(207)]; **уф-грéх мă-турú** (= ме натера да сторам неправда, да згрешам) [ПК,2(207)]; **уф-грóбо ќи-сă-убăрне** ~*дă-вúде дéлти ус-кóја мóма сă-женú уф-грóбо ќи-сă-убăрне* [ПК,2 (207)]; **уф-дýшта мé-ј** (= израз на длабока милост) [ПК,2(207)]; **уф-зéмта прăпăднáх** (= многу се посрамотив) ~ *кá-а чýх нýкта уф-зéмта прăпăднáх* [ПК,2(207)]; **уф-минýтта** (= без одлагање, веднаш) ~ *какóф-чувéк си, сé сáкиш уф-минýтта дă-тé-ј гутóво* [ПК,2 (207)]; **уф-нéбрăно са-најдé** (= се изненади од нешто, се засрами) ~ *флизé нă-аднóч, áска уф-нéбрăно сă-најдéх* (сп.: односнава фраза се надоврзува на аргументот дека во туѓо лозје се влегува дури откако ќе биде собрано грозјето) [ПК,2(207)]; **уф-óгин флéве** (= се однесува на оној што се изложува на опасност кога сака да заштити брат, пријател и др.) [ПК,2(207)]; **уф-рăци гă дăрже** (= се кажува за оној што со големо внимание се однесува кон жена му) [ПК,2(207)]; **уф-сéкаа мáнџа мирдúа** (= на секаде се меша, сака да покаже дека многу знае) [ПК,2

(207)]; **уф-у́стта на-вӑ́лко** (= кога е изложен на сериозна опасност од некого) ~ *вíа шó ќи-пра́фте, ќ и-пра́фте, глидáј-те уф-у́стта на-вӑ́лко да не́ ма-устáфте* [ПК,2(207)]; **уф-џе́бо мó-ј** (= се кажува кога некој е комплетно потчинет) ~ *шó-ќ-сӑ-бóо, уф-џе́бо мó-ј* [ПК,2(207)]; **уф-пáзва змúа не́ чу́вум** (= не го сакам за пријател тој што скришум работи против мене) [ПК,2(207)]; **уф-пáзвата дӑ-т-сӑ-вӑ́рне** ~ *клéтвите шó-ј кажувáла нéкаа жéна, тáа дру́:кта не́ сáке да-ј-кӑжу́ве, зӑ-тóо вúќе: уф-пáзвата дӑ-т-сӑ-вӑ́рне* [ПК,2(207)]; **уф-óчте ми-устанá** (= многу ми се допадна) ~ *сéстра-ј уф-óчте ми-устанá* [ПК,2(207)]; **уф-кӑ́рпа гу-нéмше вӑ́рѕино** (= се кажува за некој што немал авторитет и почит) ~ *и уд-нéго бидé чувéк, сӑ-жинú удúма и дéчка, си-напрӑвú кӑ́шта, а прӑ́т-тóо гу-нéмше уф-кӑ́рпа вӑ́рѕино, нúкуј нé-гу-лáгше* (не го земаше предвид) [ПК,2 (207)].

**уф-де́ка** adv 'од-каде' ~ *да кáк му слушá Исус, са чудú да ричé на тíи шо хóдија пу нéго: Истина ви вéл'ам на вáс, нúто на израéлцка зéмнја а најдóх тóлко вéра. Туку́ вéл'ам на вáс шо уф Анадóлот и* **уфдéка** *заóѓи слӑ́нцито нóго л'у́ди ки дујдéле* [M,VK(264).

**уфицéр*** m 'претпоставен во војска, тој што има чин' ~ *вúј-мо: стá:фта, алúс* (вистински) *уфицéр* [ПК,2(105)] – кратката заменска форма **мо:** добиена со стегње на 'му + го' се наложила и во други комби-нации, во случајот од 'му ја': **вúј- мо: стá:фта,** оваа промена била олеснета од тоа што категоријата род во овие говори не е стабилна: ~ *вúкум: "Дӑ-ми-дунéсиш трú лúри пáри". Дунсé. Мóрум дӑ-и устáвум гá:ре. Ас трӑгнáх. Ут-Пӑтӑрóс ду-Голӑк óдум, и тиӑ, кá ки-му-зӑслӑбéе нӑ-чувéк свéсто, тíӑ гӑ́рчките уфицéре, шо мӑ-кáра нӑ-у́чӑне, сè-сӑ прӑд-мéне, сè сӑ-прӑд мéне* [ПДој,Пат(173)].

**уфнӑ́тре** adv 'opp. на **надвор**' ~ *кóга сӑ-измӑ́лзе, сӑ-исцéдуве, и пóсле, кóга е óште тóпло, сӑ-туру́вӑ сúриште и сӑ-туру́вӑ нӑ-тóпло мéсто дӑ-сӑ-фáте. Пóсле сӑ-туру́ве уф-цӑдúлкӑта, сӑ-рӑстрéсуве дудéка сӑ-исцéде, дӑ-мóже дӑ-сӑ-рӑскӑ́рше уфнӑ́тре* [ПДој(156)]; ~ и: **уфнéтре** ~ *уд-нéго ду́рми бéгӑт, а нé гу-знáат óти óн уф-врéјкӑта бил уфнéтре. И-тӑкá, кá о вúдӑт, па óн ту́ка. Гу-искӑрáле уд-врéјкӑта* [ПДој(163)] – во контекстот перфективниот глагол **виде** се јавува во презентска конструкција, наместо **гледа (и-тӑкá, кá о вúдӑт),** особеност непозната во западното наречје, малку позната и во дијалектолошките трудови, но затоа позната во некои др. словенски јазици.

**уфстрéт** adv 'насреде' ~ *и кáк заседнá уфстрéт, а викáл на дванáдесет, и вéли на нíх: Кóј сáка да бúде прóт* (црковен великодостојник) *и пóгулéм, ки бúде ут сúти пóмалéчок, и на сúти измикáр* (слуга) [MV,K,302]; ~ *нóка бидéки на тáа дéн уф надéлата да и пóртите биле затфорéни, тáмо што биле Учéниците, субрани, дојде Ис... да му застанá уфстрéт, да вéли на нíх: мúрба на вас* [MV,K,251]; ~ *да тáму шо сéиш, кој зӑ́рно ут сéмито му паднá на пӑ́тут и си газá, и ут нéбито тилúиштити гу издóа. Па дру́гуто паднá уфстрéт уф трӑ́нити, да кáк си пурастóа трӑ́ните, гу удавúле* [MV,K(273)]; ~ *ричé Гóспот на нéгувити Учениции:*

*Ету ја́с ви пу́шќам на ва́с, кату о́фци уфстре́т уф вӑ́лцити, и ви́и да сӑ чи́нити кро́тки ка́кфу змии́ти и чи́сти ка́кфу гулу́бити* [MV,К(326)]; ~ *ка́ сӑ сварши́ сии́-рут* (панаѓур, веселба), *Исус устана́ на Јерусали́м; Јо́сиф и ма́јка му не́ знаја́ле. Тра́чиа шо бил су дружи́-ната на́при, удии́ле баја́ виздѐн, и гу па́лаа на рудни́нити и на пузнаја́ти л'у́ди. И пу три́ дни́ на́пкон, а на́шле уф Ис...-то шо се́дииш уфстре́т на дида́скалити* [MV,К(308)]; и: **уср'ӑ́д** ~ *три́ти се́стри сто́јат и се чу́дат, шо́ да-чи́нат, ка́к да го-фа́т'ат на-хармии́јто. Најгул'а́мата уд-ни́х ве́ли: "Ја́ во́ ве́чӑр ќе-се́дна да-бра́на дука́нӑт, а пӑк-ви сидн'а́јти ус-р'ӑт у-те́јко и рӑстӑжа́јти-го"* [ВЛаг,Ај(338).

**уфта́са*** pf 'пристигне' ~ *и во́ вика: "Е-еј, фил'а́н чуве́к си-же́ни у́тре, ви-ка́ни нӑ-сва́дбӑ". Вика́. Жӑн-да́рити: "Шо́ бре ви́кӑш ти́?" – "Ја́ цӑрну нӑ-бе́лу, ја́с сӑм пуште́н". Ај нӑ-до́лу, уфтӑса́ у́лицӑта кӑј-кӑл-ка́зут, плушта́дут* [ВЕв,Кор(306)].

**уфте́син** adj 'виновен' ~ *е́м уфте́син, е́м бе́син* (кога виновниот, тој што згрешил, покажува сила) [СКук-(338)].

**уфтре́се*** pf 'кога некој ќе го фати треска - болест' ~ *ка́ а-видѐх та́а чу́ма о́т па́ и́де, мӑ-уфтрисе́* [ПК,2-(179)].

**уфча́р** m 'човек што чува овци (ги тера на пасење, ги прибира и др.)' ~ *си-би́л еде́н уфча́р, има́л о́фци. Арно а́ма са-настрви́ла една́ ме́чка и се́куј де́н му-земува́ла пу-една́ о́фца* [ВГ,Мир(273)]; ~ *вӑ́лкут кӑжа́л: "Ас у́бувн мла́дн ја́гништа си-ја́дум ту́к, ќи-до́јдум нӑ-те́бӑ да-ти-ја́дум ста́р, тӑко́ф би́вул. Не́ и́дум". – "Ама, тӑ-ка́жум нӑ-уфча́ру, т-уте́пе"* [ВК,Иц(291)]; ~ *разгла́саве низ-не́говта околи́ја да́ли ќа-се-на́јде не́куј да а-уни́иште ме́чката. На-то́а се-јаву́ве еди́н чуве́к сус-едно́ мале́чко ку́ченце. То́а чуве́к о́де уф-се́лто и пи́те де́ка-е то́а уфча́р* [ВГ,Мир(273)]; ~ *един увчар гу викале Стујан, иде една ден пра селски поп и гу питал: оти ни уф един калиндар нема Св. Стујан. Поп – куту секуј поп му веле: Не знам оти нема Св. Стујан, ама ако сакиш, дај ми една офца, па да ти клам едно име што гу пише уф сите калиндаре* [ТГев(26)].

**уфча́рче*** n, dem – в. **уфча́р** ~ *идну-вре́ме и́дн-уфча́рче си-и-пӑсе́ло о́ф-ците пукрӑј-инӑ-ре́ка. У-та́ ре́кӑта има́ло инӑ-кӑпи́на. До́шло ину-вре́ме прила́дӑл уфча́рчито* [ВКај, Бош(325)]; ~ *истӑ́рчувум прӑ то́ӑ уфча́рчӑто: "Ти ли-си то́ӑ изгу́-бӑњо?". О, о ма́јкӑта. "Ас-сум", ви́кум. "Тӑ́рчи, риче́, пу-ме́не ско́ро, дӑ-и-ста́сӑме. Нӑ-фил'а́н ме́сто би́ӑ, а́ку и сти́гнӑме а́рно, а́ку-не́, ки-ус-та́ниш* [ПДој,Пат(172)]; ~ *Лиси́цата му-ве́ле: "Ја́с мо́жӑм дӑ-су́дӑм, а́ма дӑ-сӑ-удви́е ут-ти́лут". И змии́јӑта сӑ-удви́. "А бре́ – ве́ле – се́га у́дри су-га́гӑта!". Та́ап то су-га́гӑта, уфча́рчито, ӑ-истӑ́лчи, ӑ-уте́па змии́јӑта* [ВКај, Бош(325)].

**уфчѐра** adv 'денот што непосредно заминал' ~ *Зе́ме де́тто дӑ-га-изми́е че́шкӑта и та́а се-нӑпӑлни́ сус-зла́то. Исту́рве-гу зла́тто уф-кисе́то и ту́рве гӑ уф-па́звӑта. И-ви́ке: "Ма́ле, уфчѐра прудадѐх ри́бичкӑта, а́ма е́ што излезе́ утнӑ́тре"* [ВК(281)].

**уфчѐрӑшин** adj 1. 'нешто од вчерашниот ден' ~ *не́-ј уфчѐрӑшин (ле́бо)* [ПК,2(30)]; 2. fig. 'млад' ~ *а́дно уфчѐрӑшно де́те па́ зна́а уд-ре́д;* ~ *не́ си уфчѐрашин, застра́м се* (= не си млад за да се однесуваш несериозно) [ПК,2(123)].

**ух** interj 'изразува чудење, изненаденост' ~ *"éј-ми, óна ми-вúка: вăртăм пáшка, сéчăм дăбíчка, пýшчи-ми пíле". – "Ух, мóри будăлá, му-рéкла тéта Врáна, су-шó, мóри, ќи-ти-сéче óна дăбíчкăта? Нéма ни-рăце, нéма ни-нóш, ни-бăлтíа"* [ВВ,Крон(314)].

**ухне** pf 'испушти воздух на брзина, издивне' – се случува овчарот во лутина да ја удри овцата со стап и таа да падне, во тој случај овчарот ќе го фрли стапот на земја, три пати ќе *ухне* на раката зборувајќи: "*Не саках, не саках, не саках*" [ТГев(384)].

**ýхо** n 'дел од ралото, стои зад *палíчникот,* ја обраќа земјата' [ПК,2 (123)]; и: **ушо** ~ *пáличник éј ѵăлéзн'о: дéл шо гă сéче зéмăта, уд гóре пă íма ýшо, то: а прăвăрнуве зéмăта* [ПДој(121)]; в. **у(в)о**.

**ухтар*** m 'половник, направа како ведро, служи за мерење жито и др.' ~ *вели на мајка му: "мале, ти са мол'а, иди на царјут да му чиниш от меника кланети, да ти даде ухтарјут да мерим алтăните, што сам добил аф чуздина!"* [V,PM(48)]; ~ *стана сам царјут, гу даде ухтарјут на пепеларката и га вели: "мајку, пак скоро да ми гу докараш"* (донесеш, вратиш) [V,PM(48)].

**ухтикил'áф** adj 'болен од туберкулоза' [ПДој(133)].

**уџéт** m 'киселина што се добива од овошни плодови (грозје, јаболка и сл.)' ~ *пу-рăчóкут ќи-пулéгнăт мáлце. Нáпкумта ќи-дóе пă ќи-ужíнăвăт. Икíндиа. Ќи-скăлкăт* (погрешно пишува 'скăлкăтă') *лýк уф уџéт и ќи-ужúнăт* [И,Гг(119)].

**уџет правејне** (в. **уџéт**) – откако ќе се *источи* (в. 'точи') виното тогаш една каца ќе се наполни со комиње и ќе се остави близу оганот комињето да *са запале;* за побрзо да *са запале*, кацата добро се покрива, *да са не витреје*. По неколку дена комињето ќе почне да мириса на винска киселина, така *запаленото* комиње се става во корито и се сипа чиста вода која веднаш станува оцет [ТГев(354)] – во контекстот прави впечаток редоследот на деловите на реченицата, имено меѓу глаголот и кратката зам. форма е вметната негацијата, што не е обично за стандардот: *да са не витреје*.

**уџпрéди** adv 'напред, пред нешто' ~ *нóшќă устáнăл, áма вăлџи лéво-дéсно вúјăт. И дéка дă-сă-пúкне? Иднă-вудиníца рăшýкăна имáло и нăóжџа врéме сă-пикнýва у-тá вудиníцта. Сă-пикнýва у-вудиníцăта зăд-врáтăта уѕáди. И тó дáулут шу-думбáше си-гу-íма, уџпрéди си-гу-зéл* [ДК,Ран(142)].

**учáл'а (са)** impf 'се претставува'(?) ~ *ама Кулýф нéмаши кéф, зашто от нéгу погол'áм имáл покрáј нéгу. Фатíха мóмите да му прáват шакắ и да са учáл'ат на нéгу, áма тóј сè кахăрлúа* [V,MP, 10].

**учарнет** adj 'премачкан со црна боја' ~ *тјанака му вели: "што мишани виде на конаќут ми?" Он не можа да отговори, дјун'а ѓузели гу фати, гу изјади. Другиот син – така, и трите синови ги изјади. Тогас и он изл'азе учарнент от вунгли кату арапин* [V,MP,123] – во долновардарските говори големата носовка по правило се рефлектирала во **ă**, во контекстот има случај со **у**: **учарнент от вунгли** (од јаглен).

**ýче** impf 1. 'наобразува' ~ *тó: дéте сăкáло дă-ýче. Мајкá-му гу-пуштувáла нă-ýка д-óде. Е, дéк ќ-óде? Гу-пуштúли уф-нéкуј бунáр дéтто.*

*Имáло дóл нăрóт* [ВКук,Пл(290)]; ~ *нéкуј-си гу-учи́л дéјту нóгу. Гу-учи́л дéјту нóгу, дéјту си-нăучи́л ка-трéба, си-нăучи́л нóгу. Ех, си-вăрнáлу дéјту дóма, áма гу-нăјдýва тáтку-му дăнăлмăна* [ВЕв,Кор(303)]; 2. – **(сă)** ~ *дојдé врéме, роди́ла еднó мóмче и спрăт тýрскиј зáкон му турили името Кулуф. И когá дојдé дéтето на возрас пет или шéс години гу пусна́ татко му на учи́лиштето да са учи кни́га* [V,PM,7]; ~ *Тáму на пăтјут фарли́ Гóспот кáмин от небéту, гу грăмна сос кóнјут му наеднó, ги загуби́ от земјата. Товá са и чýло по си́чката цáрчина. Тогáс брáт му нéговите дéца ги зема... ги прáшташе на учи́лиштето да си учáт* [V,PM(16)]; ~ *кá рéкла "Ох", излéгăл "Ох" и дéтто гу-јскăрáл. Арно áма дéтто нé н-ýчино. "Ас, рéкăл, мáле нé с-нăучи́х нă-зăнáăт, óште ќи-с-ýчум"* [ВК,(291)]; ~ *да гу пушташ на даскала да са учи псалтика, зашто, кату гласо што има, кога да е сос това глас он ке да ти храни* [V,PM,37]; 3. 'открива, осознава' ~ *И му вúке мóмта: "Ама што хýбава прíќăска ми-гувóриш". Тугáј дéтто кăжá: "Ка га-нăјдéх тáа чéша, зимáх дă га-изми́ум – нăпăлни́ се злáто. И трăгнáх нă-гурбéт, за-да-ýчум свéтут* [ВКук,(284)]; ~ *нé шл'áмки тóлко, сă-слýше дур вóнка, сáке сă-ýчиш нă-рéт* [ПК,2(140)]; ~ *Да си умýати за ублéкло? Учéјтисте ут цвéтиците уф урмáнут как пурáстат ни́то са мăчат, ни́то прéдат* [MV,K(264)]; 4. 'советува' ~ *кá си наближи́ Исус и кажá на ни́х, éм вéли: Ми си дáл на мéн сèкоа пувéла на нéбито и пу зéмнјата. Удéјтисти ви́ки, и си прикажувáјти на сăто и́нсан, и да и крăстити на ни́х на Тáтко му и́мито; éм да и ýчите на ни́х да си чýват* [MV,K(290)]; ~ *кá ки си óдите ви́ки, прикажувáјтести на сăто инсáн, и да и крăстите на ни́х, éм да и ýчите на ни́х да си чýат и да чи́нат сити ти́и шó и пувел'áх на вáс. И éто јáс ки би́дам су вáс* [MV,K(332)]; ~ *карај ме, мамо, јучај ме] как да ја земам Лил'ана] Лил'ана једна на мајка] Лил'ана алтăн дивојка!] – Карам те, сино, јучам те] мајкина јука не фашкиш] мајкина памет не слушиш!* [ТГев(211); ~ *и така гу зема змиата, и отидоха двата на татка и, ама змиата на пăтјут човека го учаши: какоф да е нешту да му дават, да не земи* [V,PM,80]; 5. 'воспитува' ~ *онáја самови́ла ги нáрасти близначи́нтата, дирви́шинот гá плати́, и си оти́де самови́лата; дирви́шинот ги учи́ хáрно близначи́нтата и ги глéдаш мóшни хáрно* [V,PM,7].

**учéн** adj 1. 'тој што завршил високи училишта, наобразован'; 2. 'навикнат на нешто' ~ *пăтáра шу-кáра, ... би́ла учéна ни́куј мéчка. Сéки дéн удéла пáспăл лижéла óклу кáминут. Тáа вéтка вудини́ца. Пáспăл шу-имáло – лижéла тá* [ДК,Ран(142)].

**учејне** n 'наобразба' – во оние семејства каде што не му се обраќа големо внимание на школувањето обично се зборува: ~ *"Е, санким ки та правум даскал или поп па толко учејне. Малце, малце, кулку да знаш да зашарувиш"* [ТГев(131)]; и: **учение** ~ *тој гувидар имаши негово едно харно дјате мошни малку и гу пушташи аф скол'уто, да са учи книга и други умни работи. Ката ден дјатету отиваши, и се напрјат му отиваши учението* [V,PM,95].

**ученик** m 1.'тој што учи, што се образува кај учител'; 2. 'последовател, следбеник, подржувач' ~ *дујдé Исус и застанá пу-срéде и вéле на-ніх: мір на-вáс! и кá кáза вóа лакардіа, му-пуказá рǎ́ците му, рéбруто-му. И учéниците сазарадуваа кá віідоа Гóспуда* [ВЕв, Кон(308)]; ~ *ричé Гóспот на нéгувіти ученіци: Віи сте віделo уф л'ýдити; не мóжи да са скріи грáдут шо и узгóри уф планіна; ніто кандіолото, ка ки гу запáлат; такá и вáшо віідел да си сфéти при л'ýдито и да прислáват Тáтко вáш шо и на небініти* [MV,K(310)] – во контекстот има пример како именка од ср. род множина прави со наставката **-ини**: *небініти*; такви случаи констатиравме и на други места; ~ *И нōго рáно на тāа нидéл'а утішле на грóбот, ка угрија слǎ́нцито, ем вел'áле мигу ніх: Кóј ќи ни тракáли на нáс плóчата, оти беши голем ного. И риче на них: Ним са плашиите, удејтисте кажајте на Учениците и на Петро* [MV,K(255)] – во контекстот нема конгруенција меѓу атрибутот, што се јавува од м. род (*голем*), наспрема именката од женски (*плоча*): **ќи ни тракáли на нáс плóчата, оти беши голем**.

**учи́лиште*** n 'институција каде што учат, се образуваат деца' ~ *дојдé врéме, роділа еднó мóмче и спрǎт тýрскиј зáкон му турили името Кулуф. И кога дојдé дéтето на возрас пет или шéс години гу пуснá татко му на учіліштето* [V,PM(7)]; ~ *тој гувидар имаши негово едно харно дјате и гу пушташи аф скол'уто, ама училиштету беши на далеку мјасту. Един ден на пǎтју гу стрјати царјут. Тојнака как гу виде, на царју му чини дури от земја поклон* [V,PM,95] – во југоисточните говори некои предлози ги среќаваме и во конструкции што се несоодветни за македонскиот стандард, во случајот **од** се јавува наместо 'до': **му чини дури от земја поклон;** ~ *Тáму на пǎтјут фарлі Гóспот кáмин от небéту, гу грǎ́мна сос кóнјут му наеднó, ги загубі от земјата. Товá са и чýло по сíчката цáрчина. Тогáс брáт му нéговите дéца ги зема... ги прáшташе на учіліштето да си учáт* [V,PM(16)].

**у́чин*** adj 1.'тој што има наобразба' ~ *кá рéкла "Ох", излéгǎл "Ох" и дéтто гу-јскǎрáл. Арно áма дéтто нé н-ýчино. "Ас, рéкǎл, мáле нé-с-нǎучíх нǎ-зǎнáат, óште ќи-с-ýчум"* [ВКук,Пл(291)]; ~ *ним сǎ прави будала, па да служиш служба! Да биш некуј црквин адет и учинте л'уѓе ки а служаа"* [ТГев(215)]; ~ *едно време имаши две братќа. Единојут беши млогу богат, кǎшти имаше кату царските конаки, пари и стока млогу, ама не беши мошне учен* [VPM,12]; ~ *Тóј, кату ги íмаши децáта угáлина, му речé: "ади сíнку, віа удéјти на дрýгата удајá при мáјка ти". Они фатіха да плáчат. Тогáс кадіата му вéли: "áх чорбаџí, ги нéмаш хáрно учéни тíа дéца, ти острамýват"* [V,PM,25] – во контекстот е запазена првичната форма од сложената гл. конструкција (*има, нема + гл. придавка)* кога придавката се сложува со предметот на кој се однесува: **ги нéмаш учéни тíа дéца** (м. 'ги немаш учено'); 2. 'запознат' ~ *и тјанака си разбудила, са цаскаши млогу за да си откини от негу, фатила да му са моли на царскиј син, да му таксува млогу работи. Но тојнака, кату беши*

*учен от нејните братќа, никак не га пуиташи* [V,PM,52]; 3. ’свикнат на некои услови, на нешто’ ~ *нăвичéрта нă-мăжу-му му вéле: "Сáкăм д-ă-зăкóлиш крáвăта. Ми сă-јаде ут-крава месо" – "Кăк, мăри жéно?" А-зăкóл'ва крáвăта. Вá чу́пăта, учéна су-крáвăта, си-плăчéла.* [ДК,Палј(120)].

**учину(в)а** impf ’прави нешто да биде достапно’ (во смисла отклучува) ~ *пóвели ва ѓавóлцка рăѓа да испáдни ут човéкут, зашто́ íма нóгу гудíни шо гу грабнá на нéгу, и бéиш вąрзáн су зинџíри и су букąи, уф нóзите заклочéн, и а учину́аши букáити, си трăчкаши ут дјáвулут пу урмáнут* [MV,K(275)].

**учи́сте** pf ’ги отстрани нечистотиите’ ~ *кóга ки-сă-ујáгне óфцăта, óна ки-зíмă ки-гу-изблíже јáгнето, ки гу-учíсте и пóсле трéбă дă-гу-пудóји, значи дă-цíце* [ПДој(156)]; ~ *утíшла нă-инă-плăнíна, гóре. Е, тáму имáло ини-уфчáри, ини-кăлíви. А уфчáрте, шу-óфците пăсéле, бíле нóгу дилéку. У-кăлíвите нимáло нíкуј. И влéгла бáбăта, учистíла, сè уридíла* [ДК,Дур(146)].

**учи́тел*** m ’тој што ги учи и воспитува децата во училиште’ ~ *бахчеванџíата му вéли: "еј ги ти, господáр мóј, ги пу́штам такá нá прóсти учíтели да си нау́чат мáлко, та сéтни да ги ту́рја на рáбота"* [V,MP,149].

**учкур** (или: **вркузун**) m ’исплетена врвка со која се стегаат, врзуваат гаќите, панталоните’ [ТГев(136)].

**учкурлу́к** –в. **учкур** m ~ *вăрзи-сј-о:-учкурлу́ко* [ПК,2(123)].

**учме́нин** adj ’направено од јачмен’ ~ *нéмум вíдно ќи-знáа уд коо-врéме учмéнин лéп* [ПК,2(123)]; кај Саќов: **учуме́нин** [СКук(338)].

**учмини́иште** n ~ *кá-ќ-ижнíји учмéно, нí:фта-ј учминíиште;... пу-нéкаа нидéл'а ќо:-изóрме учминíиштто* [ПК,2(123)].

**учмино́ф** adj – в. **учме́нин** ~ *учминóво брáшно* [ПК,2(123)].

**учобол'** m ’болест на очите, прво се вцрвуваат, потоа србат и болат’. Народот наивно верувал дека болеста може да помине ако болниот ги мие очите со“лековита водица” пред да изгрее сонцето. Извори со таква водица имало во селата Ѓавато и во Бајалци, денеска, за жал, во Грција [ТГев(245)].

**учуме́н** m, bot., Hordeum ‘житно растение, јачмен’ — сп. дел од свадбениот церемонијал ~ *уф-нидéл'та сąбáалинта ќи-дóąт сфáтăве. Нивéстта ќи-ј-прăчéкą нă-врáтта, ќи-ј-прăсéе сфáтăфтто сус-учумéн, шиќéр и бубăќéрно сéме. Они нóсат нą-нивéстта џубé, кá:-ублéчăт* [ВГ,С (270)]; ~ *кăрмá нíă му-вíкăме тóă шо-дáвăме* на домашните животни; *дáл' кé: тó: мéл'ăно éдро, уд-чиníчка или уд-учумéн, или уд-чиníца. Кăрмá íште пу-нáшо; (зă) кăрмáта сă-зíмă жíто. Сă-нóсе нă-вудăníцă* [Дој,Ник(156)]; ~ *"Ку́пи áдно кíло учмен зă-прéсев". Прéсево сă-прáве ус-учмéн, сéмки уд-бубáјк, бăмбóни, нăу́т и пáри, сíтни динáрчита. Ус-тóо сă-прáве нивéстта кá а зíме мóмчто уд-дома* [ПК,2(88)]; ~ *кá-ќ излéзат уд-врáтта, нивéстта и зéто сă-прăсéват ус-прéсев. Прéсево-ј уд-нау́т, бубáјк сéме, учумéн и дрéбни пáри* [ПК,2(90)] – во контекстот има пример од синтагма во која именка се јавува како атрибут на друга именка без други граматички показатели: **буба́јк се́ме** (наместо ’бубајкно семе’).

**Учуру́м** top. ’место во Езерото (Дојранско) – бездна, таму се фрла **грип** (= вид рибарска мрежа)’ [ПДој(135)].

**у́чӑне** n ’следење на настава, односно совладување на одредено градиво’ ~ *ви́кум: ”Дӑ-ми-дуне́сиш три́ ли́ри па́ри”. Дунсе́. Мо́рум дӑ-и уста́вум га́ре. Ас трӑгна́х. Ут-Пӑтӑро́с ду-Голӑк о́дум, и тиӑ, ка́ ки-му-зӑслӑбе́е нӑ-чуве́к све́сто, ти́ӑ гӑ̑рчките уфице́ре, шо мӑ-ка́ра нӑ-у́чӑне, сѐ-сӑ прӑд-ме́не, сѐ сӑ-прӑд ме́не* [ПДој,Пат(173)].

**уџа́** m ’верско, свештено лице кај муслиманите’ ~ *идну-де́н Нӑстрӑди́н уџа́ ути́шӑл кӑј-кумши́ӑта дӑ-пуса́ка ӑрӑні́а зӑ-дӑ-испе́ре же́нӑ-му. И шчо́м сфӑ̑рше рӑбо́та ќи-му-ӑ-вӑ̑рне* [ДК,Деб(154)]; ~ *Нӑстрӑди́н уџа́ кла́л у-ӑрӑні́ӑта идну-мӑле́чко ко́тле и за́јно су-ко́тлито му-ӑ-вӑрна́л ӑрӑні́ӑта. Ко́га ви́шӑл кумши́ӑта у-ӑрӑні́ӑта и́ма и мӑле́чко ко́тле, сӑ-зӑчу́ди и му-ре́кӑл нӑ-уџа́та: “Зӑшчо́ е во́ мӑле́чко ко́тле, бре уџа́?”* [ДК,Деб(154)].

**уџак*** m 1. ’ѕидан дел над огништето низ кој поминува чадот’ ~ *видох на врӑх кирамидите лӑскаши едно нешту, и јазе кладох една скала, са укачих на кирамидите и најдох неколку карагроша. На кӑштата ми на врӑх уџакут беха чинили гаргите гн'азду* [V,РМ,40]; ~ *га пита: “моми, таја удаја дали сега скору га чинихти?” И тјанака одговори: “сега скору га чинихми нова”. Пак тојнака вели: ”харна удаја, дивојку, имати, ама уџаку је мӑра крив”* [V,РМ,54]; 2. ’место каде што се разгорува оган, огниште’ ~ *о́јгино де́к го́ре уџа́к сӑ-ви́ке* [ПДој(118)]; ~ *по́тпӑл сӑ си́тни сӑ̑чкички* (прачки) *ќи-нӑре́јш уф-уџа́ко или пӑ уф-ќурси́шта и ќи-ј-путпа́лиш* [ПК,2(87)]; ~ *те́јко ќи-саа-пусте́л'ше пудло́шката* (кожа од овца се користи како постилка, врз неа да се седне, да се одмара) *ду-уџа́ко, та́м си-се́јше* [ПК,2(91)]; ~ *синџи́ро шо́-ј нӑд-уџа́ко, де́к о-зӑка́чувме гӑ̑рӑнто ка си-ва́рӑме рӑчо́ко* [ПК,2(31)]; ~ *на́шта, са́а ти ве́л'ум уд-дво́рут ка́ ќи-фле́јш – тре́м. То́лко и́мше кулку че́ргӑта – со́фа, уд ле́ва стра́на. Уф де́снӑта стра́на – уда́та. Са́а – ку́ќта: на де́сно со́фа с уџа́к. Го́ре нӑврӑс бина́та – два́ димини́ка. До́лу – гуве́ата* [И,Гг(118)]; – ако некој за време на луштењето на класови од пченка најде некуј *груздак* (клас од пченка) добар за *пукајне шапки* ќе го стори *вишало. Вишалата са убесуват над уџакот* (огништето) [ТГев(347)]; 3. ’семејство, дом, место за живеење’ – на свадбата прв благословува кумот (со чаша в рака): ~ *“Дубре са субраме и дубре фтасаме! Госпуд ни пумаге, здраве ни даде, ил'ада утидеме, ил'ада и един дујдеме. На новјут гост Господ нова нафака* (среќа) *да му даде! Сус таква радуст Господ сите братја да и зарадуве, и дека треба да врнѐ!Ваја гудина винчаме, Господ да пувеле уд гудина воја време мӑшко дете да крстиме! Уџакут да гу пудновиме”* [ТГев(185)]; – сп. примитивно лекување на болеста *дробни*: се истругува по малку тесто од ноќвите на три соседни куќи, т.е. од *три уџака*, се загрева и се обложува стомачето на детето [ТГев(129)]; 4. ’начин на кој се сеат лубеници и дињи’ (се прават купчиња, купчиња обработена земја, на извесно растојание) тоа се вика “на уџаци”, додека сите видови жито, сусамот, просото и памукот се сеат “на сачма” или “на сертме”, со фрлање на семето [ТГев(132)]; ~ *нӑсија́х два-три́јсе уџа́ка – буста́н, ил' пӑ ти́кви, ил' пӑ кра́стуфци* [ПК,2(123)]; 5. изр.:

**да ѝ са пите уџакут** (= да се почитува и уважува семејството, домаќинот) ~ *сус радус тимел' са удире, сус радост да са пукрије, сус радост оѓин да са навале! Да биде плăна песни и џумбуш да ѝ се пите уџакут* [ТГев(296)]; со исто значење: **да ѝ се лаге уџакут** ~ *Да биде плăна песни и џумбуш да ѝ се пите уџакут, уџакут да ѝ са лаге. Првна да се лаге!* [ТГев(296)]; **уџакут да не ѝ са расипе** (= да се чува семејството, заедницата) [ТГев(296)]; клетва: **црно магаре на уџак да ти рикне** (*црно магаре* – симбол за смртта; *уџак* – симбол за дом) [ТГев(319)].

**уџăклăќ** m 'огниште' – в. **уџáк** [ПДој(119)].

**уш**[1] adv 'божем' ~ *куту сурмáси чувéци, кăрáме дубúци н-áјн тăргóвиц, дуј-дéме тýка. Нă-трéно нé ни сă-дáвă пáри, трăгнáме пéшки, зă-тúă пáри ќ-óјме* (< ќе одиме) *нă-Сóфја. Кýкуш, вéл'ум, дéка-ј. Ас о-глéдум Кýкуш дéка-ј, áма пá пúтум, ýш нé знáм, де* [ПДој(172)];

**уш**[2] praep 'од' (sic!) ~ *По-пăт'а змúјча-ту кáзăлу на-мăжé: "ăку-ти-кáже мáјка-ми шту-úскаш да ти-дáм, тú хи-пóискај прăстјăн'а". Гул'áмата змúја ... му-гу-дáла и му-реклá: "Уш* (не е: 'ут'?) *с'á нăтáтăк шта-рăзбúрaш изúка на-сúчки жуóтни"* [ВДр,ГБ(330)].

**ушáф** m 'варено овошје, компот'~ *зúмта си-вáрме ушáф ут-шушéл'ки (сýј слúви, сýј јабýлки, па и сýј крýши)* [ПДој(134)]; [ПК,2(123)].

**ýше*** n 1. 'надворешен дел на органот со кој се примаат звучни надразби' (деминутивната форма се обопштила и ја презела функцијата на основната 'ухо') ~ *извади от ушите ѝ ушиниците, ги даде на оно дјате и му вели: "лудо ју-наче, гледај харно да не ги запри мăжот ми!" Тогас тојнака вели на неа: "как ке да ги оставим на негу? Јазика сакам да му чинам марифет"* [V,PM,68]; ~ *и ка гу затфорú кнíгата, и му а дадé на измичúата, засидна, и сíти шо бéа на сóбар óчите му имáле упýлени кăд нéгу. Да óн а фатú да вéли на нúх: Шо сă сфаршú писáнито на вá дéн шо слушáхти со ýшите вáши* [M,VK(291)]; ~ *ут-тáм сă-слéзе, нúкуј нé гу-зăпрéл. Оде тáмка, си-зéме óјгин, зăпáле кăндúлто, избăрше тúă кăрвиита, зéме, ги-сéче ýште уд-лáмјăта, си-ј бýтне уф-џéбо и нúкумă нúшто* [ПДој,Ник(168)] – во контекстот предлогот **од** се јавува со посесивно значење, наместо 'на': **ýште уд-лáмјăта,** особеност што се третира за балканизам присутен во западното наречје; нашите долгогодишни истражувања потврдија дека предлогот **од** со споменатово значење се среќава и на југоисток; ~ *Като-дóшăл брáт-му, мóмата казáла: "Остави тýка кучúн'ата". Сéдне и-остáвил кучúн'ата. Она и-вăрзáла со-синџúре јáки, му-кладéле на-ýшите бубáк за-да-нé му-се-слýша* [ВС,Град(295)] – прилогот **сéдне** (од текстот) 'после' на повеќе места го имаме запишано како: **сéтне**; сп. дел од свадбениот церемонијал: – кога младоженецот е дојден кај кумот да го кани за свадба овој благословува: *"Ка е арно Господ нека даде! Вија на миловалисте и дујделе да на канте да венчиме, Господ да ви даде длăг живот и кăсмет, арин век и на секуја педа пу ока бирикет!Ваја радуст сите да ја дучекат: који је жинил па да жене; а који е винчал па да венче. Господ да ни живеје*

*критеникут и новата критеника!"* Потоа присутните ќе повикаат: *"Амин! Господ да пувеле така да биде! Уд твоја уста уф божји уши"* [ТГев(161)]; ~ *уфчáро рéкăл: "Нé íдум áс, áрно си-пáсум тýка óфци, ќи-т-дóм". "Ej уфчáр, тă-кáжум нă-мíшо, ти-јзгрíзе ýште"* [ВКук,Иц(291)] – во контекстот има употреба на перфективен презент: *тă-кáжум нă-мíшо, ти-јзгрíзе ýште;* **уши булејне** – ова болест ја лекуваат така што во болното уво ќе сипат *пејно масло* (осветено масло), други ставаат *слăза* од винова лоза (течност што капе од гранката кога се реже лозата) [ТГев(231)]. Поретко се слуша и основната форма **уво** – сп. суеверие: кога на некого му брмчи увото ќе праша: *"Које уво ми свире?";* ако запрашаниот погоди тоа значи дека и двајцата се предмет на оговарање [ТГев(313)]; односно: **ухо** ~ *Тогáс купíла смóкви от нéгу, си насмéа и му вéли: "господúне, далú мóжиш да пóзнаjш, што марáз íмам јáзе?" И тóјнака и вéли: "да ти вúдам дивóјку". И приближú при нéа, турú ухóто му аф мóмин курéм* (стомак) *отгóри* [V,PM(29)]; има и примери кога именката се јавува во м. род: **ухот** ~ *три дни ходиха двамината и најдоха на пăтјут един човек, којто најде на земјата една дупка и си кладе ухот на дупката, чуиш у-дол земјата* [V,PM(44)]; 2. изр.: **нăчýрле ýште** (= се намести така за да слушне подобро) ~ *Ги-уднисéла пуд-ăднá гóрница сус-éдри* (крупни) *гóрнички. И им-вéле: "Ас ки-сă-кáчум нă-гóрницта, ки-трéсум гóрнички". И тăкá, сă-кăчúла нă-гóрницта и фăтíла дă-трéсе... ки-зăстáне и ки-ј нăчýрле ýште* [ВКук, П(287)]; **бубáјк дă-нéмиш уф-ýште?** (= да не си глув?) ~ *тú мăр бубáјк да-нéмиш уф-ýште, дéсит пăти ти викнáх* [ПК,2(154)]; **уф уши ти туруве** – кога некој убаво свири се кажува: *"Бре што арно свире! Дури уф уши ти туруве"* [ТГев(323)]; **тој** (мажот) **нека носе сус кола, ако она** (жената) **ваѓе низ иглини уши па ки са сврше** (= тешко на онаа куќа во која жената нема навика да штеди) [ТГев(269)]; **бол'ката сус кола флеве** (доаѓа), **ама низ иглини уши излеве** (= не треба многу човек да се разболи, но за лекувањето треба повеќе мака и повеќе време) [ТГев(247)]; **низ иглини уши да гу вдениш** (= се кажува за човек што е многу слаб) [ТГев(247]; **нé си-вирýм нă ý·ште** (= толку сум изненаден што не знам дали може да биде вистина тоа што го слушам) ~ *слýшум, áма нé-си-вирýвум нă-ý·ште, тóо шо-сă-гуворе нă-мóж дă-бúде* [ПК,2(180)]; **сториха ýшите** (= се наместија за да слушнат убаво) ~ *тогáс и тóјнака сос голéм глáс фати да вéли: "море чорбаџúе, да ви кáжа еднá нóва рабóта, шо си научúх динéска!" И такá сúчките сториха ýшите си да чýјат* [V,PM(31)]; со блиско значење: **нăддáве ýши** (= се труди да слушне нешто од туѓиот разговор) ~ *нă-мóјш лáф дă-си-нăпрáвиш, сè тýк нăддáве ýши;* види: **нăчýрли ýште** ~ *шóм ќи-дóјде нéкуј, óн ќи-нăчýрле ýши* [ПК,2(186)]; **нé-ј зăдóјн уф-ýште** (= се кажува кога се потенцира нечија снаодливост, проницливост) ~ *штáјш* (мислиш) *от óн нúшто нé знáа, нé-ј зăдóјн уф-ýште* [ПК,2(180)]; **ý·ште му са-прăѕúркат** (= се кажува за човек што е многу слаб) ~ *кумишúта кá сé-ј чинúл, ý·ште му-сă-прăѕúркат,*

*куӣ ӣрӑсе́нни* [ПК,2(208)]; пожелување: **бре си́но, уд-твóо у́ста уф-бóжи ýши** (= да се исполни кажаното) [ПК,2(205)]; Сп. топ. **Уште** top. 'две чукарки поставени противположно меѓу кои поминува пат'. Се работи за географско име добиено според формите на ридот [ЈИ,Ми...(210)].

**ўшинце*** n, dem. – в. **ýше** ~ *нӑ-Блáгувиц* (име на празник) *нӑ-мӑле́чките мóмички им-дýпат ýшичките, дӑ-им-клáдат убе́чки. Нӑ-тóо де́н мó-мичките сӑ-зӑýчуват дӑ-ме́сат. Дуде́к ме́сат мáјките им-сóл'ат шике́р уф-те́стто. Прáвӑт блáга пугáча* [ПК,2(23)].

**ушници** pl. 'обетки' ~ *сос таквиј и други лакардии богатскиј син и куумциовата жена си зал'убиха двата и, кату чиниха добар збор, за да си земат двата, тојнака рече на неа: "дај ми моја л'уба твоите ушници"* [V,PM,68]; ~ *Утрината тојнака, кога усӑмна, киниса, утиде аф дјуќанот; дјатету отиде пак пот лагӑмот, сос куумциовата жена са радуваши. Кога дојдоха трите дни, отиде на куумциовот дуган, ги зема ушниците, и млогу дослук фатили сос негу* [V,PM,(69)].

**ушну́к** m 'пријател' ~ *баагú вре́ме ушну́к сум ус н'óо, пó-áрно уд-брáте си-живе́јме* [ПДој(123)].

# Ф

**фа́брички*** adj ’нешто направено во фабрика’ ~ **чикйа** = *’мạлéчук нóш шо сă-утвóруве и зạтвóруве, гă-íма и фáбрична и гă-прáват нужáрто’* (мајстори што работат железарија) [ПК,2(130)].

**фав** praep 'упатува на внатрешност' – в. **уф** ~ *найстина ти врéве, л'ý кóј ни сă родú от óда и от дýх, не мóже да флéзе фав цáрстото бóжје; нувá шту сá е родúло от снáга, тóј е снáга, пак новá шту сá е родúло от дýх, тóј е дýх* [ВДр,ТЕв(327)]; ~ *и напрáвиха селéнете хóру на-сéлуту да-са-вéсел'ат. И сíчките отúдоха на-хóро, и нáзи гúздавáта мóма и т'á дóјде. И начесá пудý тíхан в'áтар, јýди сасвúха сас-в'áтар. И са-евú едúн ч'ул'áк сас сúф кóн, дојдé фафхóрото на-срéде* [ВДр,ГБ(327)]; ~ *на пéштерéта седéше адúн змúа, и от-сéлото л'одéте го-вид'овáха, когá си-хóд'аш'а фáф пéштерéта. И кугá изл'áваша сас-óган, загăрм'аваш'а катý кугá фáти дăш лéтно врéме* [ВДр,ГБ(327)] – во контекстот е зарегистрирана појавата на несоодветна конгруенција, т.е рушењето на категоријата род: **седéше адúн змúа;** втората посебност има фонетски карактер: појава на обратна редукција (о < у) – **л'одéте,** место 'л'удете', што се должи на неинтензивниот и близок изговор на неакцентираните 'о' и 'у'.

**фајдá*** f 1. 'камата од вложени пари' ~ *му велú: “господúне, ти са мóл'а да ми дадéш дéсет хил'áди грóша, ча купúх за брáта ми еднá кăшта... та сéтни да úда на Стáмбол на брáта ми да зéма парúте, да плáтја кăштата и твóите пари сос фајдáта”* [V,PM, 18]; ~ *От тáмука отúде и на óниј негоф приáтел папучúа, му дадé десетја хил'ади штó земá на зáим му дадé и фајдáта* ]V,PM(19)]; ~ *му гувóри Афéндот да му ричé: А лóшо измекáр и тешковúт, ми пузнајá ти на мéн шо жнúјам дéка нé сијáх, и приберýам дéка нé сạм дáл; требýаши и ти да гу дáдиш на сарáфити мóјто злáто; и кá ки дóјдах јас ки си зéмах мóјто су фáјда* [M,VK(271)] – во текстот има уште еден пример за нарушена конгруенција: именката е во машки а атрибутот во среден род – **му ричé: а лóшо измекáр и тешковúт;** 2. ’корист’~ *áк нéмиш фáјда нé гу бакáриш тóлко* [ТГев(312)];

[ПДој(116)]; ~ *шó фáјда уд-стáр чувéк, нúкуј н'оо-сáке* [ПК,2(124)]; *~Па шо фáјда íма човéк, áку да пувéли сǎти л'ýди, да ки загýби нéгувата дýша? Или шо ки дáди човéкут тóга аманéт зáрди дýшата му? Оти кој ки ми чини ризил* [M,VK(284)]; 3. изр.: **нема фајда** (= нема спас) – што и да го снајде суеверниот човек, тој, верувајќи дека е *уд Госпут* сè поднесува стрпливо. И кога ќе умре човекот пак веруваат дека е *уд Госпут и дека му са свршени дните, дека му дошал час да умре. Море што ки ти чине икимција* (лекар) *?! Кога се свршиле, не знам што да правиш нема фајда* [ТГев(312)]; ~ *и рǎчéл цáро: "Нéма фáјда, јáс тóлко вóјска истǎпáх з-éдна шчéрка, дáј ки-вúдǎме пу-бáби, пу-мǎгúи". Нéли тǎквú стáри жéни имáло, мǎгúи шо правúле* [ПДој(154)].

**фак** m 'направа за ловење животни и птици' ~ *пóсле, викáл, дǎ-знáт тúǎ шо прáвǎт мóсто, дǎ-ти-курдúсǎт* (средат, наместат) *ǎдин фáк ут-смóква, тǎ дǎ-тǎ-фáтǎт, дǎ-ти-ýдрǎт ќутéко, дǎ-вúјш кá ки-кáји* [ПДој,Ник(166)]; ~ *пучнáл дǎ-гу-рýге: "И, ú-бре викáл, нé вé-ј стрáм, прáвите мóстуве дǎ-вǎрвǎт л'ýто, а-вúǎ курдúсувите фáци дǎ-ги-фáштите!"* [ПДој,Ник(166)].

**фалба** f 1. 'позитивна, накитена приказна за нешто' ~ *Јанкула јаде ем пије, емо се фалба фалеше:] "Јас имам жена кметица, јас имам сије* (синови) *арслајне"* [ТГев(54)]; ~ *куумциата, кату чу така от жената му, поверува, ча многу верна е. Тогас многу фалби показал каде жената му оно вечир, вечераха сос радос и заспаха* [V,PM,(69)]; 2. изр. **суви фалби** (= кога се редат нереални високи оценки) ~ *му риче: "И биз тебе може и биз чиницта може, ама биз мене на може. Кога ва жнијат биле, да не сум јас да ва праберум и да ва направам сноп – ништо не ки биише уд вас. Јас, па јас! Суви фалби уд вас!"* [ТГев(342)].

**фале*** impf 1. 'кога некој со голема почит зборува, односно нагласува нечии предности (вистински или измислени)' ~ *кату чу такá цáр-јут, млóгу са разл'ути амá колáи нéмаши дé вечерот му вéли на нéгу: "é Кулýф, товá вéчир сáкам и јáзе да дóјдам да га вúдам таја дивóјка, што тóлку ми га фáлиш"* [V,PM,10]; ~ *на тóа врéми са варнáле уфчáрити, и слáвиа и фáлиа на Бóга за сé шо а чýле и видéле, как и слушáле сáми* [M,VK(306)]; ~ *фáл'ме ýс͞по о͞ш ќи-͞ш- рǎсчéкнум* (раскинам) – се однесува на човек кој постојано се фали [ПК,2(209)]; ~ *кату видоха така неговата дружина, сакаха кожата да ја откупјат от негу, му даваха пари без број и гу фалеха многу, ча отепа фил'у* [V,PM,41]; 2. – **(се)** ~ *един ден са субрале сите жита, малце да са пуразгуворат. И дудеќа са фалǎа сите заедно, чунки биз них не може ништо да биде, и да не са они трабувише сǎт свет корајна да јаде* [ТГев(342)]; ~ *бште нé знáа кá ќé-ј, шó ќé-ј рǎбóтта, сǎ-фáле кут де-ј гутóво* [ПК,2(181)]; ~ *нúм сǎ-фáли óт си вáадǎн áрǎн, тýки мúсли шо мóже да-т-сǎ-дéсе ýтре; нé вúки кá сум, тýк кáк ќи-бúдум* [ПК,2(180)] – во контекстот е присутен лексичкиот архаизам: гл. **сǎ-дéсе** 'се случи' – сп. во срп. јазик; ~ *првно зафати чиницта (кара башак) да са фале, вил'аќи: "Мене сите ма палат. Ма јаде и крал' и сирумах"* [ТГев(342)];

~ *Јанкула јаде ем пије, емо се фалба фалеше:] "Јас имам жена клетица, јас имам сијне арслајне"* [ТГев(54)]; ~ *што си толко, малој моме] што си толко нал'утена] нал'утена те скусена?!] Как да не сум, лудо младо ] как да не сум нал'утена?!] дека јодиш сѐ се фалиш:] једна имум за л'убејне] друга имум за глидајне* [ТГев(196)]; 3. 'се заканува' ~ *"Е пӑ, знáиш кáко – ричé – пӑ дрýгите жéни пучнáа дӑ-ми-се-фáл'ӑт áко нé-и унúштӑм дичúјнӑта ќи-ми-унúштӑт óни нӑ-мéне, и јáс зӑ-пáри си-излӑжáх, дичúјнӑта ги-зéх и-фӑрлúх пу-Вáр-дӑр* [ВЕв,Кр(303)].

**фạл'óте (сӑ)** impf 'работите ги претставува во светлина што нему му одговара' ~ *нéкаа рӑбóта тéшко а бúве, а óн вúке: гутóво-ј; сӑ-фӑл'óте* [ПК,2(190)].

**Фанија** – женско лично име запишано во Гевгелиско [ТГев(114)].

**фап!** interj 'укажува на отсечна и брза реакција по некој настан' ~ *и вúја си-извӑдúле шáмичúјнӑта, имдујдéла кӑрфта дӑ-ӑ-познáӑт óти им е мáјка, и извӑдúле шáмичúјнӑта, ӑ-избришáле, ӑ-бӑкнáле. И вúја стражáрите "фап"! "Зӑштó вúја не-ӑ-пл'ујнýвӑте?"* [ВЕв,Кр(302)].

**фара** f 'лажна вера' – народот знае дека постојат различни вери, но верува дека неговата е најдобра, тоа го тврдат православните за христијанската вера, муслиманот кажува дека само со неговата вера човек може да се спаси, Евреинот зборува дека неговата вера е најстара и дека е корен на сите вери. За Циганите се кажува дека тие и немаат вера, туку дека имаат **фара**, затоа за некој што многу лаже се вели дека има: **ѓупска фара** (циганска вера) [ТГев(314)].

**фарик** adj 'незадоволен' ~ *брат му фати да му са моли: "аман брате ми хождаш аф гората! Господ даде на нас, седни и тинака тука да идеш!" Пак тојнака: "не седам, ки ида аф гората. Нека ме јадат мечките, ча фарик си чиних от животат ми!"* [V,РМ,83]; ~ *пак јазе, дали немам кӑсмет, не знам, каква работа да фатја, не и кабил да добиа. Затова му рекох на брата ми, ча фарик са чиних* [V,РМ,83].

**Фаршија** ж. лич. име забележано во Гевгелиско, – во минатото во с. *Бугуројца* некоја жена *Фаршија* селаните ја обвинувале дека прави магии, дека е вештерка. Таневиќ запишал како некој ѝ рекол: "*Знам оти си маѓесница, ама ако та видум да флезиш уф мој двор, знај оти сус тријон ки та закол'ум*" – ова е указание колку зло може да донесе една заблуда и празноверие, особено ако е колективно [ТГев (67)].

**фасул** m, bot. 'зрнесто растение во мешунки, од него се вари јадење' ~ *И чул'áкạ сạ-пригóтвил заумирáчкạ. Кáзӑл-хи дạ-утрéби жúту, дạ-умéси хл'áп и дạ-сфáри фӑсýл зạ-прéкӑда. Сúчку билó гутóу и тóј утишéл* [ВДр,ГБ(331)]; ~ *бáклӑта кут-фӑсýл'-еј, сáмо пó-гулéма, сӑ-вáре кут-бурнúа, кá-ј млáда зилéна и-éј-кóрта, сéтне кá-ќ-устӑрéе сӑ-вáрӑт сáмо зӑрнӑта* [ПК,2(22)]; ~ *вáа гудúна пóзин мé-ј фӑсýл'о* (т.е. се развива со задоцнување – на другите места (ниви) е веќе здрел) [ПК,2(87)]; и: **фӑсул'** ~ *Вáриа фӑсýл' су-мéсу, па ќи-му-дáдиа тáм нӑ-свӑдбáрите да-јáдӑт* [ВЕв,Кор (307)].

**фат** m 'стомашна болест' – на болниот му се чини дека ќе *му утежне*

*мех*-(от), и како да има камења во стомакот; народот мисли дека се добива ако болниот јаде вруќ леб и ведаш потоа пие ладна вода [ТГев(242)].

**фа́те*** pf 1. 'зграпчи' ~ *зава́р'уват го там вечерта харамијте, разбојниците, заварват го там. "Е-ех, казва, кој ни е зел парите!" И фатат, фкарват го вăв стајата, направ'ат го на четири парчá. Еј тăј! Раскăрвават ги, там адăн черéк, там друк черéк* [ВДр,Кал(334)]; уште еден случај на употреба на презент од перфективни глаголи: *и фатат, фкарват го вăв стајата, направ'ат го на четири парчá;* ~ *трúти сéстри стóјат и се чýдат, шó да-чúнат, кáк да го-фáт'ат нахармúјто. Најгул'áмата уд-нúх вéли: "Јá вó вéчăр ќе-сéдна да-брáна дуќáнăт, а пăк-ви сидн'áјти уср'ăт у-тéјко и рăстăжáјти-го"* [ВЛаг,Ај (338)]; ~ *мóлчи, зéр ду-тýк ми-си, áк тă-фáтум ќи-т-ýдрум ќутéко, ду-гýшта ми-дујдé* [ПК,2(160)]; 2. 'допре' ~ *дујдéа кри нéго тúи слéпити, и вéли на нúх Исус: Верýвати, дáли мóжам да ви лекýвам? Вéл'ат на нéгу: Истúна Гóсподи мóжиш. Тóга му фáти óчите на нúх ем рéкал: Катý кáк си верувáхти, нéка сă чúни на вáс* [M,VK(266)]; 3. 'ангажира' ~ *óн ин кажáл: "Сјá ки-пýштате éдан прóсик да-сáке ут-камúла пастăрмá. Знáчи, кој ки-дáде пастăрмá уф-нéго-ј сúчко, и камúлта, и пáрте". И направúли такá, фатúли адúн прóсик* [ВДој,Н (280)]; ~ *му рече: "царју, јазе мога да ти чинам да паднат роговиту, ама ако ми даваш за жена твојта мома". Тогас тој му вели на царјут: "царју, јазе сега ки ида да чинам хазăр л'аков и после от три дни ќе да дојда да си фатја да ти излекувам"* [V,РМ,35]; *чýха такá от тáтко им, и тройцата спăлзнáха рăка и излéзоха от тáтковата му кăшта, кинúсаха и тройцата да тéрат кăсмéт. Нај-гол'áмојут на еднó село си фáти гувидáр, да пасé сéлските гувéди* [V,РМ(20)] – специфичност за југоисточните говори е дека именките од ср. род се јавуваат во мн. со наставката **-и**: *да пасé сéлските гувéди;* не е исклучено дека овде се работи за позајмување на туѓ образец; ~ *му дадóха úзин да фáти кăшта. Така Кулýф отúде, фáти друга кăшта, земá жената му, седнá* [V, РМ(12)]; ~ *"Сега ке да се раздел'ме:[ јас ке јодам бре нивесто[ в силна војска мускувија". "Еј спајија, млад спајија[ бидел'* (замена) *фати ти ним јоди"* [ТГев(334)]; 4. 'улови (риби, животни)' ~ *úмие аднá дувúца сусаднó мăшко дéте. Нúшто зéнеет не фáти – сáмо рибáр. Кýпи-му мáјка-му трú вăдици. Тó утúде нă-рéкăта рúба дă-лóве. Фáти-си аднá рúбичка* [ВКук(280)]; ~ *и угворú Сúмон, да рéкал на нéгу: Пувéлин, сăта нóќа си умурúхми, да нúшто не фатúхми; úлим за твóа пувéла да а фăрлам грúпут* (мрежата) [MV,K(272)]; ~ *сăбáлинта фăтúх áдна кăдăнкичка* (мала птица, жолтеникава), *нă-мóјше дăлéте* [ПК,2(63)]; ~ *еј, бре рибо мрена рибо] мер не-ќ-с-јодам јас ду дома] да те кажам, мрена рибо] на мајка ми, на татко ми] да исплетат, мрена рибо] да исплетат тенка мрежа] да ки дојме – да те фатме* [ТГев(16)]; ~ *пречекá гу-мáјка-му рáдосно; пúта-гу: "Штó излувú сúнко?" Дéтто кажá: "Рúбичка фатúх, скăпо га-прудадéх"* [ВКук(281)]; ~ *Сă-вăрнáла лисúцта и вăлко ки-ј рéче: "А мурú кýма*

*ли́со, уддéка и́миш тóлко ри́би?” “Ми́ си-фăти́х, ку́мчо вăлчо!” “Е, ка́ си-фăти́, мури́ ку́мо ли́со?” “Си-вăрза́х нă-па́шкăта ăдна́ лéјка, влизéх уф-рéкăта”* [ВКук(286)]; 5. ’стекна’ ~ *тогас синот му сóс млóгу жал остана расчу́ден, и сичката му кăшта си облечи́ха на чéрни дрéхи, фати синóт му, сóс млóгу слава и чéст гу зарă татко му. Сетни ут мăра врéме фати́ тóјнака едни побрáтими* [V,PM,7]; 6. ‘извлече на брегот од реката нешто’ ~ *и кóа ба́бăта видéла тóлку па́ри, зéва идно́ кóш, и-бăп-ну́ва дичи́јнăта нăтре, и-фăрл'у́ва у-Ва́рдăр. И зé вóдăта нăдóлу. Ама и-фа́тил нéкуј ри́бăр* [ВЕв,Кр(302)]; 7. 'зароби' ~ *пругувури́ тăка́ адно́ дéте: “Ас, рăчé, ки-вă-иска́рум* (извадам) *ут Сóлăн”. Е, е, а́рно, зăма́ме ру́бите, на́ште ру́би, циви́л-ните, и тóă, дéте ду́јдé уд-вéчăрта. “Ут-Сóлăн ки излéзме нăвóнка, ви́ке, удéјте дудéк ќ-óјте, са́мо зă-ру́бите дă-нé вă-фа́тăт”* [ПДој,Пат (172)]; ~ *Гóце Дéлчуф ви́кăше: “Мăкидóнија на́ша ќе-ј”. Дă нé о-издáдăа, óн нé уми́рше. Нă-мóжăа до:-утéпăт нă-нéго. Шéтиие пу-Ту́р-ците, нé о-фăти́а* [ВКук,Мал(290)] – во контекстот се среќава проширена употреба на предлогот **на** во состав на директниот предмет: **нă-мóжăа до:**-(< да го) **утéпăт нă-нéго** – во Историската граматика од Конески ова се третира за влијание од ароманските говори; ~ *ти́е сéа шо бéа та́му уф-сéлăто, шо и фăти́ја пе-чéс ду́ши и-субра́а. Жéнте су-кăнди́л'ките свéтăт (кăнди́л'ки* = ламби). *Они су-шти́-куви тăка́ и-измушка́а ти́е, и-утипа́а* [ВЕв(299)]; ~ *се-нăуружа́а нéкуј шéисет ду́ши и му-дăдéа пу́шки дă-се-бра́нăт а́ко дóјде Вăндо, óти óни ут-сéлăто бéа кăту издáјници. Се-свăли́ја дóле и утиди́ја гу-фăти́ја Ди́ме Та́пувут* ]ВЕв(299)]; 8. ‘почна’ ~ *му вéли: “а брé си́нку... сегá ти порăчувам: ету тóлко пари ти ос-та́вам,... áма да си отвóриш óчите,... заштó... аку фáтиш, синку, сос пиа́нсфо... та сетни не ти ча́ка друго, са́мо... да фăрлиш еднó вăжи да си обéсиш”* [V,PM(7)]; ~ *еди́н мăш и жéна нима́ле дéца "Бóже, бóже, вил'а́ле, врáк чéдо да-и́мум, чéдо да ви́дум". Гóспут и прăслуша́л и рéкăл: “Ди́л'ми са́кте”... Му-дáл. Тóа дéтто, шо сă-руди́ло, фăти́ло живи́ни да-ја́де* [ВГев,М(268)]; ~ *“А да дéгме, сéстричко”, ричéл бра́тут. “Да-зé-миш стóмната и чéшил'ут и бри́-чут – ти́а три шéаве”. И – киниса́ле да бéгăт. Фăти́ла да-и-прăфтáсăве тáа, мóмта шо ја́де* [ВГев,М(269)]; ~ *мистéки-се ут-студини́лто (има́-ло си́л'ăн вéтăр), ни́куј ка́мăн сă-истăркáл'ăве; скукна́л за́јац, óн гу-лага́л му́ле и-фати́л да-ви́ке пу-нéго* [ВГев,Ѓав(274)]; ~ *кул Питрóвдин, кул Сви́т–Или́а, туга́ј ќи-фа́тат ти́а крéчуфто* (**жужален** во западните говори) *дă-пра́вăт, дă-крéчат, жéже-пéче, жéже-пéче. Е туга́ј лéп сă-пéче* [ПК,2(174)]; 9. 'се прими, почна да вегетира (за новозасадено дрво)' ~ *д'ăптто óмос за-да-н'а забáви, ца́л óр'ах му-го-бу́тна на-газóт. Тó óр'ахот фáти. Н'и́кна и му-изл'ази ут-грабóт-му* [ВБог, Бал(344)]; 10. ’прибере’ ~ *самови́-лата сегá, за да са причу́и на ца́рјут, оти́де и му вéли: “ца́рју, ти са мóл'а да ми да́диш ва́што ки́ло да мéрими алтăните, што земáхми от лóзјата ха́к сóс мóј бра́т Панóл”. И ца́рјут са почу́ди, от дéка тóлку алтăни фати* [V,PM, 140]; – во случајот што следува

станува збор за "фаќање" на вода: **штӳбӑл** *сӑ-ви́ке и́звуро а́к сӑ фа́те уф не́ко· дӑ́рво издӑ́лбӑно, дӑ-сӑ-бу́тне и ут ту́ка дӑ-те́че* [ПДој (129)]; 11. 'се управи' ~ *ги-испра́шчӑт. Се́га, дӑ-ре́чӑме, не́куј фӑти́л нӑ́кӑде Ско́пе, не́куј фӑти́л нӑ́кӑде Буга́рја, дӑ печа́ле пӑри́* [ПДој(146)]; 12. 'замине' ~ *и вӑ́рвум низ а́дни дӑ́рва пу-бӑи́ро, си-ве́л'ум: "Ки-те́рум дӑ-прӑ́нуштувум ве́чӑр". Са́м га́·ре устӑна́х, сама́к, де́к ки-фа́тум, е́ј-гиди ма́ле. Мина́ но́го вре́ме, ма́лко вре́ме, ас-сум-си сѐ са́м* [ПДој,Пат(173)]; 13. – **(сӑ)** 'се здружи' ~ *уддé, уддé, зӑ-тóо скапӑнти́а* (бедник) *сӑ-фӑти́, дӑ-сӑ-мӑ́чиш це́л живо́т* [ПК,2(102)]; 14. изр.: **го́·рта а-фати́** (= побегна, замина некаде, не остави ниту трага) [ПК,2(157)]; **фа́т-сј-оо пӑ́то** (= порака до некого дека треба да си оди) ~ *г̄ле́ји сӑ-смрӑ́чи́, фа́т̄-соо̄пӑ́т̄о* [ПК,2(209)]; **кри́ви пӑ́тишта фа́ти** (= се кажува кога некој не ги почитува општествените норми) [ПК,2(170)]; **дӑ-сӑ-фа́те** (= да се потсири млекото, да стане сирење) ~ *ко́га сӑ-измӑ́лзе, кӑ́де на́с ту́ка, сӑ-исце́дуве, и по́сле, ко́га е о́шт е то́пло, сӑ-туру́вӑ си́-рините и сӑ-туру́вӑ нӑ-то́пло ме́сто дӑ-сӑ-фа́те, му-ви́кӑме ни́ӑ* [ПДој (156)]; **сӑ-фа́тӑл нӑ-рӑбо́та** (= добил ангажман некаде, се вработил) [ДК,Ран(106)]; **ме́-ј фати́л јӑвӑшлӑ́к** (= немам волја за работа, сум станал мрза) ~ *ка́ ме́-ј фӑти́л а́јн јӑвӑ́шлӑк, а́ма не́-ј нӑ-а́рно* [ПК,2 (56)]; **фати корӑ́н то тамка** (= кога некој некаде ќе фати позиции, односно ќе се ситуира) ...; **фати́ха на пе́за да гу зе́ват** (= почнаа да го исмеваат) ~ *така́ кату чу́ха свја-тот за кӑрпа́чинот, фати́ха на пе́за да гу зе́ват: "то́ј л'а́п не́ма да ја́ди, а́ма кӑ́шта са́ка да ку́пи"* [V,PM,18]; **скӑ́по ќи-му-сӑ-фа́те** (= за грешката ќе мора да поднесе соодветни консеквенции) ~ *не́каа мо́ма сӑ-прӑ́шита́ла по́вќе, ама скӑ́по ќа·* (< ќе ја)*-фа́те* [ПК,2(195)]; **о-фӑти́л сјурме́к** (= добил пролив) ~ *де́цта ка́ ге́-ј* (со асимилација и контракција < 'ги е') *фӑти́л а́јн* (еден) *сјурме́к, нӑ-мо́жӑт дӑ-с-испра́вӑт* [ПК,2(103)]; **о́мӑла гу-фӑти́ло** (= добил несвестица) ~ *уд-рӑбо́та о́мӑла гу-фати́ло* [ПК,2(82)]; **ја сам фатил** (= сум имал блиски односи) ~ *му вели: "е море господари, де она е била кахпеа! Играј с секаков човек. Ету јазе хем ја фатих и едну мишјан земах от неа, ако не верувати"* [V,PM,165]; ~ *го изважда нос ѓавол от сандӑко хем го пита: "е! Стори подна работа?" И он ја одговори да ја вели: "е море бабо, де она е била халис кахпе! Хем ја сам фатил, и ету ми даде и една чевре, што си благодара от мене"* [V,PM,165] – во контекстот има посебност во линеаризацијата: глаголот и зам. форма се одделени со помошниот глагол: *хем ја сам фатил;* **биз рӑка фатено** (= она што не е користено, што е ново) ~ *и пак, што има на земјата дӑрва, кӑтки цвете и друго нешто, да га извади на едно кадро и да го избери аф орјахо нетри!* [V,PM(88)]; **ка се-ј-фатил алис про-сик зӑ-стап:** 1.'кога некој, настојчиво, по секоја цена сака да биде онака како што замислил, и при тоа не се сообразува со другите'; 2. 'непримерно доближување до посилниот, со одредени намери' [ПК,2(169)]; **не знӑ́е де́ка дӑ-фа́те** (= кога човек не гледа решение за некој проблем) ~ *и во́ сӑ-пу́шчи́л дӑ-сӑ-фа́те, ка́-сӑ-буца́ле, и а́ зӑ-бе́лту, дӑ-зӑ-цӑ́рнуту. Зӑто́ о́шче*

*по́до́лу утӣшӑл. Се́де нӑ-ӑнӑ-плӑни́нка и сӑ-чу́де шо́ дӑ-пра́ве, незна̏е де́кӑ дӑ-фа́те* [ВВод,Крон(312)]; ~ *ох, милна мале, милна мале!] на кого ме устави, милна мале?] дали ме пурасна и суриди] па си риче стиге гајри?!] моји друшки сус мајка, сус татко] или јазе што да правум?] биз мајка дек да јодам] дек да јодам дек да фатам?!* [ТГев(265)]; **дослук фатили** (= се спријателиле) ~ *Утрината тојнака, кога усӑмна, киниса, утиде аф дјуќанот; дјатету отиде пак по лагӑмот, сос куумциовата жена са радуваши. Кога дојдоха трите дни, отиде на куумциовот дуган, ги зела ушниците, и млогу дослук фатили сос негу* [V,PM,(69)]; **клетва да го фате** (= лошото пожелување, клетвата, да се реализира – народот верува дека тој што го проколнале родителите нема да помине добро, дури се верува дека, ако него (проколнатиот), **не го фати клетвата,** таа ќе ги стигне неговите деца или внуците, или било кој од неговите мили, па макар тоа да се случи **и уф дивето ќулено** (во деветото поколение) [ТГев(308)]; **не́ о-фạти́ло сọн** (= не можел да заспие) ~ *виде́л де́ка свате́е уф-не́ко кӑшча свитӣло, фл'ӑзе́л уф-дво́ро и чукна́л нạ-вра́тта. Оти се́лцка кӑшча, сирума́шка, уф-една́ удạја́ си́те спија́ле и то́ л'ạгна́л прạ-ни́х. Ама не́ о-фạтӣло со́н* [ВДој(277)]; исто: **сӑн н'ӑ-гу-фати** ~ *ве́ч'ер до́јдọха пч'е́л'ите: идна́ ја́сла пра́зна, капӣстрата та́мо, пч'е́лата а-н'е́ма. Но́ ве́ч'ер ле́гна да спи́ и сӑн н'ӑ-гу-фа́ти заш'о́ загубӣ пч'е́лата* [ВБог,Бал(344)]; има и обратни случаи (кога настанот се потврдува, се разбира без негација): **ги фати тешок сон** (= заспаа на брзина, со длабок сон) ~ *тојнака ловјаши* (погледнуваше скришно), *дека ки легнат: виде ги, зашто легнаха нетри аф една кулиба, и от млогу пиени ги фати тешок сон* [V,PM(94)] – во контекстот има пример кога обезвучената согласка добиена како резултат на едначење по звучност (сп. 'тешка') се зачувала и кога не постојат споменативе услови: *тешок сон;* **а-фати́ дра́мка** (= се успа) ~ *навечеро́т најгул'а́мата се́стра сидна́ узӑ́т у-палхӣрӑт да-бра́ни. Около полу́нош а-фати́ др'ӑ́мка и заспа́. Али Го́спот даде́, да-оно́ ве́чӑр нидо́јдоха хармӣјто* [ВЛаг,Ај(338)] – во контекстот среќаваме уште еден пример за употребата на адверсативниот сврзник *али;* **ниа не можими да си фатими с него** (= не можеме да се споредиме, да влеземе во натпревар со него, со неговата сила); исто: **нӑ-мо́жме дӑ-му-сӑ-фа́тме нӑ-ма́лќут прӑс нӑ-не́го** (= тој е многу повисоко поставен од нас) [ПК,2(72)]; ~ *тогас чилиби Теодорак му вели: "јазе, дјадо, сакам твојта мома да ја везма за мене". Кехајата отговори: "сакин, чилибиа, това лаф ошти еднош да ми го не речеш! Хич мојта мома за тебе е, или јаз перл'ага с тебе да си фатим на што, Боже?"* [V,PM,164[; ~ *вели на царју: "тате сакам ету на онова цар момата му да ми земаш!" А царју му вели: "сакин, сину, ниа не можими да си фатими с него; он је голем цар"* [V,PM,157]; [V,PM,93]; **де́ф фӑти́ (сӑ-чина́)** (= отиде некаде, се изгуби без трага) ~ *така́ адӣн уд-на́што се́ло нạпрӑвӣ гуле́ми пе́зи и де́ф фӑтӣ нӑ-не́где, нӣкуј не́-зна́а де́ка-ј* [ПК,2(159)]; **зе́неет не фа́ти** (= не го научи занаја̄тот) ~ *ӣмше адна́ дувӣца сус-адно́ мӑ́шко де́те. Та́а*

*гу-учи́ зе́неет. Ни́што зе́неет не фа́ти – са́мо рибáр* [ВКук(280)]; **фа̣ти́л да̣-крӑ̀чке** (= почнал да негодува, да возразува) ~ *Е, ка̣нди́-сува̣т, о́да̣т. Та́ткуто фа̣ти́л да̣-крӑ̀чке. "Ка́к да–да́м мо́јта мо́ма на-тӑрго́ва̣ц, ко ни́-сме сјурма́си, ду́р не́ ли́че"* [ВД,Д(277)]; **изи́ко ми-сӑ-фӑти́** (= онемев од страв) ~ *с-уплӑши́х, изи́ко ми-сӑ-фӑти́, ла́ф не́ кӑжа́х* [ПК,2(166)]; **изи́ḱут да ти са фате!** – клетва (= да не можеш да зборуваш) [ТГев (320)]; **дӑ-гу-фанӑт зӑ-кӑбáат** (= да го обвинат) ~ *ка́ ути́ди во́ зе́ гла́ви, изи́ци и му-но́си. "А-бе́, ка́ ти риче́ ја́с?" Они са́кӑт дӑ-гу-фа́нӑт зӑ-кӑбӑа́т, кӑбӑтли́ја. "Ка́ ти риче́ј, ја́с: на́јдо́бру ме́су. Ти́ ми-зе́л си гла́ви и изи́ци". "Ут изи́ḱут, ви́ка, по́арну и ут гла́вата ни́што не́ма̣"* [ВЕв,Кор(304)]; **фа́ти дӑ̀ш** (= заврна силен дош) ~ *на пе́штере́та седе́ше ади́н зми́а, и от-се́лото л'оде́те го-вид'ова́ха, кога́ си-хо́д'аш'а фа́ф пе́штере́та. И куга́ изл'а́ваша сас-о́ган, загӑ̀рм'аваш'а кату́ куга́ фа́ти дӑ̀ш ле́тно вре́ме* [ВДр,ГБ(327)]; ~ *и́маш'а ади́н ч'оба́нин от-С'а́рцкуто по́ле, од ади́н Чофли́к. И та́м на-кра́ј поле́то на-една́ ба́рчи́на, като́ си-пас'е́ше бра́вите, и са-неб'е́то зао́блачи за-да-фа́ти дӑ̀ш* [ВДр,ГБ (332)]; или: **ма-фати дӑж'ц̣'у** (= ме наврна) ~ *се́тн'и ѓи пусти́х уло́иту на-пла́днина, фати́х се́тн'и бразна́х ура́нуту, зашо́ ма-би́ш'и и стра́х да-ни-дӑ̀ж'и* (не: *дӑ̀ж'ц̣'и?), па́к ура́х, се́тни умрӑкна́ и трагна́х да-си-дохо́ж'ц̣'ам ду́р до-до́ма. До́ма ма-фати́ дӑ̀ж'ц̣'у* [ВБог,Нег (339)]; ~ *утрината стана сиромахат от сонот, са уми лицето, са прикӑрсти и киниса да си иди. На пӑтју гу и фатил един страшин дӑ̀ш, един страшин облак* [V,РМ,93]; ~ *фӑрту́на сӑ-ви́ке по́вичке до́ш и ве́тӑр ка́ ки фа́те* [ПДој(129)]; **фати лош ветăр** (= дувна силен ветар) ~ *и на еди́н бога́з не́три фати ло́ш ве́тӑр, море́ту са раз-л'ути, тамо он фати да са моли на Бо́га за да гу куртулиса от о́нij бед* [V,МР(14)]; **ка́ ḱи-фа́те дӑ-ла́фе, дӑ не́ му сӑ-удде́лиш уд-ла́фо** (= се кажува кога собеседникот зборува убаво и мило) [ПК,2(67)]; **му-сӑ-фӑти́ гла́со** (се кажува за оној што е зарипнат; со односново значење и: **зӑгрӑздӑве́јн**, односно **гӑрле́син** [ПК,2(37)]; **гӑби ḱи-фатат да-ти-растат** (= се кажува за оној што е многу нечист) ~ *шо́ о́јш тӑко́ф скӑрнил'а́ф, гӑ̀би ḱи-фа́тӑт дӑ-ти-ра́стӑт пу-те́бе* [ПК,2(103]; **лек да се фате** (= лекарството да му помогне на болниот); сп. суеверие: ~ во село *Бугуројца*, над самата црква има рид што се вика *Пубијин камин* (на тоа место има камен висок околу 2 метра, во обем колку еден човек, "никнува" од земја како да е закопан). Преданието кажува дека на тоа место имало некогаш манастир што се викал *Св. Тодур*. Манастирот е срушен кој знае кога и останало само преданието и тој камен. Навечер, спроти празникот овде доаѓаат жени што не можат да родат, три пати ќе завртат околу *Пубијин камин* со надеж дека ако врз себе "имаат некаква магија" ќе ја снема и ќе можат да раѓаат. По сторениот обичај секоја жена ќе остави пари покрај каменот "*лек да се фате*" [ТГев(44)]; – *ако не са фате лек* од лековите што домашните ги знајат, тогаш се распрашуваат кај оние што лежале од истата болест, а ако и тоа не помогне тогаш одат кај Циганката (вражалка) да им

*враче* [ТГев(284]; **фати кусур** (= се навреди, се налути) ~ *ќи-ти-ка́жум, а́ма дӑ не́ ми-фа́тиш кусу́р* [ПК,2 (62)]; **басрет да им са фате** (= да бидат попречени во лошата намера) – кога тргнуваат на пат ќе се прекрстат трипати и вака ќе му се помолат на Бога: ~ *"Госпуди Боже и Свити Димитрије, на душмајне басрет да им са фате, да не ма видат, да не ма чујат, крај них ка ки пуминум, каман и дрво да са чинат, сус раат да пуминум"* [ТГев (30б)]; — кога ќе седнат гостите домаќинот **благословува со** следниве зборови: ~ *"Госпуди Боже и Св. Танасе* (или друг светец за кого се слави), *ка е арно така да дадиш! Госпуди Боже и свити Ѓорѓе, на душмајне на врат им стани, басрет им фати. Госпуди Боже и Свити Димитрија и унадашна* (< 'оној ден = прекутре') *свита Нидел'о на полуш да ни бидиш, лошо на арно да убрниш* [ТГев(210)]; **мулитва да са фате** — на празникот *Богојавление – Водици* свештеникот ќе ги посети сите куќи *да свети водица и да бакнуват крст* и во тој случај *пеје симијна* (чита молитва над семето). Потоа домаќинката од секое жито ќе му даде на попот по една порција, *зарди мулитва да са фате* [ТГев(331)]; **фатил врӑска** 'воспоставил контакт' ~ *адйн де́н ві́ке, пла́днина бі́ше: "Ајде, риче́, ва́дӑн га́ре мі́ните". Он фӑті́л врӑска сус то́ӑ пу́сто Тудо́руво, сус Шўгуво* (имиња на села североисточно од Кукуш). *Нӑзӑкӑра́ ут-та́м, нӑ-Ча́мӑфта вудиніца, уф Мура́рци нӑ-нусі́. Спӑдна́ двујца мурирче́не* [ПД,Пат(172)]; **фӑтйл ко́ран** (= добро се ситуирал) ~ *де́сит ѓудіни ка́ сӑ уф-ѓра́до, ѓа́аре фӑтіа ко́рӑн, сӑ-пудридіа. Де́к фӑтил ко́рӑн чуве́к, та́м мо́-ј* (< му е) *а́рно* [ПК,2(62)]; **да не фатиш татково ти занајат** (= да не го правиш тоа што го правеше татко ти) ~ *тогас мајка му му вели: "ах синку, не ти вел'ах јаз, да не фатиш татково ти занајат, ча млогу мӑка ке да теглиш"* [V,PM (42)]; **а-фаті́ де́рто** (= ја притисна болеста што ја има хронично) ~ *те́т-ти Ра́јна па́ а-фаті́ де́рто. То́лко гудіни не́ најде́ ле́к и не́ најде́, ут-то́о и ќ-у́мре* [ПК,2(38)]; **му фана́ на со́н** (= му се прикажа во сон) ~ *ка́ си утідоа Маге́снити, е́ту Господі́ноф Ангел си фана́ на со́нут на Јо́сиф, и му ве́ли: Ста́ни си, и зе́вај-си де́тито и Ма́јка му, да бе́гај си на Мі́сир, о́ти Х... са́ка де́тито да гу уте́па* [MV,K (306)]; ~ *сӑ армаса́ Ма́јка му Маріа су Јо́сиф, о́ити не́ а зе́ла, си на́шла те́шка ут Сфе́ти Ду́х Господі́нцки. Јо́сиф чу́нки бе́иш пра́вин, и а не́кјаиш да ка́жи на сфе́тут. Ка́ сӑ умі́ така́, е́ту и Ангел Господі́ноф му фана́ на со́нут* [MV,K(304)]; **фати југовина** (= фати топол и влажен бран од југ) ~ *ќи-фа́те не́каа југувіна, ќи-уме́кне тит'у́но, то́ги ќи-ді́плиме* (= ќе го ставаме во калапи) [ПК,2(55)]; **ги фати муха** (= кога добитокот ќе почне да трча неконтролирано зашто го нападнале лоши муви); исто: **гу-фӑті́ му́ута** ~ викме и: **штӑркли́цта гу-фӑті́,** *ко́ј-зна́а де́к ќи-фа́те ва́адин. Ка́ ќо* (< ќе го)*-фа́те му́ута, за́прјоо* (задржи го) *ак мо́јш* [ПК,2(158)]; ~ *Пепелјарјувут син фати да ахка, да тјухка. Един човек отиде на царјут, му вели: "еј царју, зет-и таксират имал да тегли. Как товари имániту мулитата, не знам ги фати муха, си разбегаха"* [V,PM(49)] – истово се

кажува и за човек кога се однесува, односно трча, неконтролирано; **не му са фати вера** (= не поверува) ~ *и кога дојдоха четиридесете дена мајка му излезе при морету да гу чека, и он тога л'у излези, мајка му му вели: "добро дојде синку!" Заеднош на мајка му праве не каза, за да не си ја фати вера* [V,PM(89)]; **фати́ сту́т** (= дојде големо студенило) ~ *са́к са̌-збе́рат ти́а суа́рто уд-ни́фта, а́ј-го фати́ сту́т, ни́а да̌рва не́мме* [ПК,2(107)]; **фа̌ти́ пуле́дица** (= падна замрзнат снег, односно замрзнати капки дожд) ~ *уф-се́чко ка́ фа̌ти́ а́дна пуле́дица да̌-на̌-мо́јш да̌-на́ста̌пиш на̌-зе́мта, на̌-чура́пе о́даа л'у́јто* (луѓето) [ПК,2(92)]; **ќи-фа́те да̌-курди́суве** (= ќе почне да прави шеги) ~ *ка́ ќи-фа́те да̌-курди́суве, ќи-са̌-ски́ниш ут-сме́х* [ПК,2(62)]; **гу-фа̌ти́а ма̌́тните** (= се разбесна, почна да се однесува неконтролирано) [ПК,2 (158)]; **ма̌-фати́ пу́кта пе́к** (= стана голема жештина) ~ *шо́ си-за̌ста̌на́л на̌-пе́кта? ма̌-фати́ пу́кта пе́к, ка́ ќи-с-јо́дум ко́ј зна́а?* [ПК,2(84)]; **за̌-о́чте ќи-та̌-фа́те** (= ќе доживееш непријатности) – **а.** 'казна од Бога' ~ *ни́м о-га́зи ле́бо за̌-о́чте ќи-та̌-фа́те, ло́шо-ј да̌-са̌-га́зе ле́пчито*; **б.** 'казна од човек' ~ *ка́ж-му а́к ти-сти́ске* (ако смееш) *за̌-о́чте ќи-т-фа́те* (очекувана реакција од нервозен човек) [ПК,2(165)]; сп. клетва кон оној што се однесува неблагодарно ~ *то́о шо-сјо-јаде́л ка̌д-ле́не з-о́чите ќи-т-фа́те* [ПК,2(165)]; со блиско значење: **лебут очи да ти фате!** (= клетвата се упатува кон некого што се однесува лошо, а сме биле блиски, т.е. леб сме јаделе заедно) [ТГев(320)]; **да (са) фатиш на (х)орото** 1. (= да се вклучиш во некоја активност) ~ *са̌-фа̌ти́л-си на-о́рто ќо-игра́јш – фа̌ти́л-си не́каа ра̌бо́та, тре́бе да-сва̌ршиш, фа́тинта ра̌бо́та не́-са̌-уста́ве на̌-пулви́на* (независно дали е пријатна или не) [ПК,2(198)]; 2. (= да заиграш оро) ~ *тогас зетјут вели на нивјастата: "ету един таким дрехи на тебека и на менека един таким, и да си применими и двата! Тинака да идиш да фатиш на хорото"* [V,PM(90)]; ~ *"Фати се, Бојо, на оро] орото грубе биз тебе] моми си плакат за тебе] иргејне питат пу тебе"] – "Как да са фатум, лудо, на оро] тате не ми купи фустан"* [ТГев(369)]; клетви: – **Душа да не можиш да дадиш дудека не ки кажиш! Мартариjи да та фатат!** – народот верува дека на смртниот час болниот мора да си ги каже греовите. *Мартир* е позајмица од грчкиот јазик и значи: 'сведочење', оттаму така се викаат и маките што болниот ги трпи во тие моменти [ТГев(221)]; **раци и нози да ти са фатат** (= клетва: да се парализираш) [ТГев(320)]; ~ *са̌-на̌л'у́тфа ла́мја̌та, гу-прика̌лну́ва:* **"Да̌-са̌-зда̌́рвиш!, му-ве́ле. Да̌-са̌-сто́риш! Да̌-са̌-фа́тиш!"** *То́ са̌-фа́тфа на̌-ме́стуто* [ДК,Палј(123)]; **трикала да фатиш!** (= да заминеш некаде и таму да се изгубиш) ~ *трикала да фатиш, дома да не си дојдиш!* [ТГев(319)]; **гора да фатиш, дома да не си дојдиш!** (= да се изгубиш во светот, да останеш без ориентација) [ТГев(318)]; пожелување: – на третата вечер, кога доаѓаат наречници, блиските роднини на новороденчето му оставаат пари со зборовите: *да си уд ѓол'о* (езерото) *фатиш братче* или *сестричка* [ТГев(112)] – во контекстот прави впечаток дека глаголот и заменката не се во контакт: *да си уд ѓол'о фатиш.*

**фáтка** f 'облог' ~ *тó-ј ут-кукóшка, кут-чатáл, фáтка-ј, ус-нéго сă-кăршăхме. Ак мă-излăјш ќи-т-кýпум бăкшíш, áк тă-излăжум ти ќи-ми-кýпиш. Му-вíкме и јăдéц и кăршáло* [ПК,2(55)].

**фáтан*** adj 1. 'она што се држи в рака' ~ *И óна гутвíла плáнуве кáк да ги мăче дéцата, óти са-кáла да се услубóде уд-ніх. Едін дéн Тíна и Ивáн... га-напушчíле тáткувата кăшича и уддéле уф-шýмата. Фáтани за-рăка Ивáн и Тíна нис-шýмата тăргнáле да-óдат* [ВДој(276)]; 2. 'заробен, затворен' ~ *дóбро áма, мăрувáјќи-гу, знáчи, сă-спуштíл дéфо уф-нéтре, до:-(< да го) мéрăт тăмáн. Ќá му-чýкне дистíна кирфíј (шајки) узгóре и дéфо нéтре фáтен* [ПДој,Ник(160)] – во контекстот има примери со презент од перфективни глаголи, случаи непознати во македонскиот стандард: **кá му-чýкне дистíна кирфíј узгóре;** ~ *ричéл: "Ки-зéмиш, ки-фáтиш едін ѓáвул, ќо: (< ќе го) изгóриш, уд-нéгувăта пéпăл ќо:-пустéлиш мóсто и нíкуј не-мóже дă-гу-рăстýре". "Ми, ричé, áс шó ки-фáштум ѓáвуле, тí гутóф-си, фáтăн"* [ПДој,Ник(166)]; 3. **фатéн (чувек)** 'кога некој има парализиран дел од телото' ~ *на вíи лéжија нóго л'ýди бóлни, слéпи, крíви, сýи, фатéни , шо чéкаа вóдата кóга сă разíграши* [MV,K,255]; ~ *да тáмо бéиш идéн фатéн човéк шо лежáло тáмо трíдесет и óсом годíни* [MV,K,255]; надвор од 'божјата помош', луѓето практикувале и свој, народски начин на лекување на парализата: фатениот (парализираниот) дел од телото го ставале во вруќа вода во која има *синап, црна метла, пепел, сол и зејтин.* Ваквата бања се повторувала секое утро, по капењето болниот дел се трие со маст, но најдобро со лој од камила (во минатото, во првите децении од 20-от век, јужните градови Гевгелија, Дојран, Струмица тргувале со Солун а превозот го вршеле обично со камили; во Струмица има и презиме *Камиларци*) [ТГев(236)]; 4. **фатен од некоја болест** (= кога некој, било човек, било животно, боледува од нешто): ~ *бéги ут-тýк áк си-фáтăн уд-рéмта* (вид настинка со кијавица, течење солзи и сл.), *дă-нé сă-зăфáтум и áска* [ПК,2(97)]; ~ *лóша бóлис бíше; уд-óфтика-ј фáтин* (= боледува од туберкулоза) [ПК,2(82)]; *фатен уд бес* (= за човек што побеснел) [ТГев(478)]; – кога овчарот ќе забележи дека некоја овца *е фатена уд баба шарка* (сипаница) тој веднаш ќе ја оддели и посебно ќе ја храни: во *крмата* ќе ѝ стави ситен шеќер и ќе ја *пои* со *шиќерлија* (засладена) вода [ТГев(308)]; 5. изр.: **уд-óчи-ј фáтно** (= суеверие дека детето боледува затоа што некој го "*урочíл*") [ПК,2(204)].

**фатýве** impf – в. **фаште** 1. ~ *Дăрво удгувóруве ли, дăрво, нé удгувóруве. Ус-бăлтíта, а-брé, а-брé, гу-нăсé-чуве, то: дăрвуто пăждíне, пáри пăлăн уф-нéтре. Сја: сáм нé му-умéе шó дă-нăпрáве нă-пáрте и фăтýве, то: дăрвуто гу-турíл пáк тáмка, нă-мéстто* [ПКук,Ник(161)].

**фáша** f 'исечена лента од некаква тенка материја, во случајот од кожа на човек' ~ *пóпот му вéли: "знáиш ли да óриш?" – "Знáм пóпе!" Пáк му вéли пóпот: "јáзе ти сáкам да ми си цјáниш хизмиќáрин от кук до кук и хатíр да нé ти остáни, чá на кóго хатíр ки му остáни, по еднá фáша царвýли от грабóт*

*ки са изва́ди"* [V,PM,127]; *~ ка́ сă-нăл'у́те не́куј, му-ви́кат деме́к ќи-му-изва́дат (фаша) уд-гắрбо ко́жа кулку зă-а́дни пі́нци* [ПК,2(170)].

**фа́ште** impf 1. 'допира до нешто, вршејќи притисок' *~ то́ гă-зăпі́ре во́та, не́ гă-зăпі́ре не́го гă- рăспрắснуве дă-не́ уди́ре нă-ча́рго и не́ вắрте вудні́ца. Ко́га сăва́ко сă-путрắгнуве нăзắди, туга́ва ве́ч во́та чи́сто си-уди́ре нă-ча́рго. Нă-ча́рго у-срăду́лнико пуми́нуве вăрте́но. По́сле, го́ре де́к свăршу́ве вăрте́нто, ка́мăно де́к сă-фа́ште, то сă-ви́ке бăлтăлắк* [ПДој,Ник (171)]; 2. 'почнува' *~ едно време един богат човек имаши три керки: нај-малката беши нај-хубава и на-лична, и многу била акăлијка: што работа фашташи, на мигдан га искаруваши. И един царјув син беши многу талимџиа* [V,PM,70] – скратената партикула за суперлатив **на** (: *на-лична*), наместо 'нај', во односнава форма се среќава и во влашките говори, таа (партикулата) е преземена од македонските и како скратена повторно се враќа во некои југоисточни дијалекти; *~ ја-звáж'дами т'е́нџ'ира́та сăс-ширóпу, ја-турнува́ми на-врắх баклава́та, сă-натуп'ова и фа́ш'тами с'е́тн'а да-јид'е́ми* [ВБог,Су(342)]; 3. 'достигнува' *~ ко́га сă-ко́се лива́та, шо ќа-исфắркăт тре́вăта и мắкăр то чи́стто ме́сто дуде́ка ко́ста фа́ште пу ре́до и де́к ки-пуми́ниш;* значи: *ре́т иско́сăна тре́ва нăмлі́а сă-ви́ке* (објаснување за називот **нăмлі́а**)[ПДој,Ник(122)]; *~ же́нте ги но́саа, бuба́јк бі́а пắлни, дукуле́нта фа́штаа* (станува збор за облеката **интирі́а**) [ПК,29(52)]; *~ нăврắс чура́путо сă-но́сăт о́ни, ги пра́вăт по́вике ус ша́јăк, ду-ту́ка фа́шчăт о́ни* (информаторот со ракатa укажува на глуждовите) – објаснување за називот **кăлчу́не** [ПДој,Ник(136)]; 4. 'заробува (некого)' *~ ричéл: "уд-не́гувăта пе́пăл ќопусте́лиш мо́сто и ні́куј не-мо́же дă-гу-рăсту́ре". "Ми, риче́, а́с шо́ ки-фа́штум ѓа́вуле, ті́ гуто́ф-си, фа́тăн"* [ПДој,Ник(166)]; *~ пучна́л дă-гу-ру́ге: "И, і́-бре вика́л, не́ ве́-ј стра́м, пра́вите мо́стуве дă-вắрвăт л'у́то, а-ві́ă курді́сувите фа́ци дă-ги-фа́штите!"* [ПДој,Ник(166)]; *~ и стража́рто фа́штăт-гу. Им-кăжу́ве: "Де́к ки-мă-но́сте?" "Не-бо́ј-се, при чурбаџі́јата ки-тено́симе"* [ВКук(284)] – во текстот има посебност во линеаризацијата – негацијата и кратката зам. форма се одделени со глаголот: **не-бо́ј-се;** 5. 'задржува, фаќа' *~ фа́ти зміјăта дă-ві́ка: "Ама́н, о́ф, і́звајмă!" И во́ ку́тре шо́ пра́ве: ă-пу́шта га́гăта шу-фăшта́ше о́фци, ă-пу́шта у-кăпі́нта д-ă-изва́е змі́јта* [ВКај,Бош(325)]; *~ нă-то́ су́кăт, уд-дắска-ј нăпра́вăно, це́ло дắрво-ј де́лкăно, и сă-туру́ве нă-ску́то, гутуру́вăт же́нте и су́кăт нă-не́го ба́јнца, ко́ри су́кăт. Има рắчка до-фа́штăт, па́ уд-не́го, сѐ-ј уд една́ шті́ца то* (станува збор за домашната направа **(крắк)** на која жените сучат кори) [ПДој(...)]; 6. 'ангажира' *~ шо́ дă-пра́е се́а? Сă-у́ме ца́рут. Еее, фа́шта инă-ба́ба. Му-ве́ле: "Шо сă-у́миш, ца́ру, та́ка?" – "Ааа, не́ зна́ш, ба́бо, муве́ле. Ја́с инă-чу́па ві́ду. Нă-че́шмăта и-нăпува́ ко́јнăта. Нă-мо́жăм д-ă-у́рвăм ні́кăк. Ја́, пі́лите нă-мо́ж д-ă-се́чăт тупо́лта"* [ДК,Лип(115)]; *~ уф-на́шо* (мисли на: 'наше место, регија') *и о́-до́лце уф-Со́лунско, зі́мно вре́ме фа́штăха кắшла дă-прăзиму́ват о́фците, а ні́а пă ле́тно вре́ме о́дăхме ча́т-па́т нă-*

*Пи́рин, нă-кăшла* (далечно пасиште), *áма нé бис пáри, трибýвише дă-сă-плáите* [ПК,2(66)]; 7. (и: **фаќе)** 'казнува' ~ *"Ако ми-путтúсăш, ричé, хотéл "Мăкидóнјă" (мóжи да бúди) и фил'áн дикáн, тó и тó. Ама ќи-ми-дáш и дузвóл'а, пóттис, шó ќи-прáм, ќи-прáм јáс уф-грá-дут, дă-нé-ми-фáќăт жăндáри"* [ВЕв,Кор(304)]; 8. 'се изменува – благото млеко станува кисело' ~ *áку сáкиш млéко дă-путквáсиш, зă-дă-стáне óн кúсăло млéко зă-чýкăне, óбично и гу јáдăме тóă, сă-турýве мăтнúца, уд-мăтнúцăта ки-тýриш уф-нéго и óн сă-фáште* [ПДој(156)]; 9. 'лови (риби, животни)' ~ *е, ут-тáмка, тóă рăчéл: "От тăкá та: лисúца дă-вúка, стóј дă-пулéднум", кá пуледнáл: рúби. "А, рăчéл, кýмо лисúце, тú, уддéка тúă рúби?" "Е, рăчéла, áска нé фăшчáх гулéми рúби"* [ПДој(157)]; ~ *плăк, тó-ј едúн гулем, алúс пúле, áма нé-ј пúле, ус-крúла, на-вéчир-еј óн, лéте, нé глéде. Зă-лéк гу-фáштат, о-турýват уф-шăрлáн* [ПК,2(86)] – од описот јасно излегува дека се работи за 'лилјак', од друга страна *полф*, или *пăлх* го имаме констатирано, во други говори, како животинче што личи на 'верверица' (?); ~ *зăгáро фáште зáјци, јáрбици, тăрче пу-нúхка* [ПК,2(48)]; 10. – **(сă)** 'се најде во позиција на тотална, ропска зависност' ~ *ричéл: "А-бе лéсна рăбóта-ј тáа, тúă сă-ѓáвуле. Ки-нăпрáвите едúн ут-смóква фáк, ќо:* (< ќе го) *курдúсăте, сă-фáште óн. Кá ки-му-ýдрите ќутéко, ки-ви-кáже шó дă-нăпрáвите зă-дă нé пăдúне мóсто"* [ПДој,Ник(166)]; 11. 'краде' [СКук(338)]; ~ *нóго му-фáштат рăчките, áма кá-ќ-му-ј-клáат нăзăди, ќи-вúде дéк сă-рóжде лéбо* [ПК,2(124)]; 12. – **(сă)** 'се здружува' ~ *ус-тóо пăрфăтнúчуф нé знáјш кáк ќи-испáдне, нúм сă-фáшти ус-тąкóф* [ПК,2(115)]; 13. изр.: **фáште мéсто** (= има основа, реално е) ~ *кá г̄у-вóриш тр̄éба дă-кáјц нешто шо фáшт̄е мéст̄о, т̄ă чувéк дă-т̄ă-слýше* [ПК,2(209)]; **нúшто нé ми сă-фáште** (= немам волја за било каква работа) ~ *кá мé-ј фатúл адúн лéн, нúшто нé ми сă-фáште* [ПК,2(67)]; **мă-фáште слăнцто** (= бргу поцрнувам кога сум изложен на сонце) [ПК,2(177)]; **фáште кут бис-рăци** (= се кажува кога некој е многу невешт и често му паѓаат работи од раце) [ПК,2(170)]; **фáште жишкáва** (= многу се стоплува) ~ *кул-свúт Илúа шо фáште áдна жишкáва, мáле-мáле, нă-мóш сă-живéе* [ПК,2(45)]; **ја фашќат бол'-ки** (= чувствува силни болки) – штом трудната жена осети *да ја фашќат бол'ки*, куќата ќе се окади со темјан, трудницата и куќата ќе се попрскат со *света водица*, со верување дека така ќе се отстрани оној *пален'ут* (ѓаволот) [ТГев(105)] – во контекстот имаме употреба на сврзникот **да** со интенсионално, декларативно значење: *осети да ја фашќат бол'ки*, наместо 'дека ја фашќат бол'ки'; **лек не са фашќе** ~ *ако ти кажум, напкум лек не са-фашќе* (= баењето нема да донесе резултати) – така одговарале бабите кога запишувачот сакал да дознае нешто повеќе за баењето [ТГев(2)]; **о фáќат надворéшните** 'кога некој боледува од епилепсија' ~ *гу стрą-тоа двé мúна шо (г)и фáкјале надворéшните (шо пáгиа дóло), испаднáле ут грóбиштите, нóго тéшки, нúкакви* [M,VK(265)]; ~ *да кáк испаднáле óни, ету му дунсóа идéн човéк глýх, шо гу фáкиа уф*

*нáдвур. И на тóа чáс испаднá лоиутíата уф нéгу* [M,VK(265)]; во други југоисточни говори, за истата болест (епилепсија): **уд вóнка падíне** (односно **паѓе**); **влакăнто не о фаште** (= никаква работа не сака да врши) ~ *иó íмум áдна снáа влáкăнто нé о-фáште* [ПК,2(154)]; **сéкуј си-фáште нă-дéк ќи-стúгне** (= се кажува за група, пр. семејство во кое нема слога, т.е. секој оди на своја страна) [ПК,2(169)]; **фáште рăбóта** (= се ангажира) ~ *клупутáр* (уличар) *и нă-клупутáро, цéл дéн скíтиш пу-пăтиита, нé фáштиш нéкаа рăбóта* [ПК,2(59)]; **му фашке очи** (= му ги затвора очите на болниот што умира) – *очи да не му гледат,* зашто ако останат отворени очите на смртниот **час**, може уште некој од семејството да умре (суеверие) [ТГев(252)]; **кăнтáр нé о-фáште** (= многу е "лесен во паметот, та дури не може да се измери, т.е. кантарот, вагата не реагира на таква мала тежина") [ПК,2(150)]; **јáл не-јáл, три-и-пул сă-фáште** (= кога изборот е ограничен, а резултатите, независно од постапката, се исти) [ПК,2(168)]; **фáште бајá пáри** (= убаво заработува) [ПК,2(168)]; **сăклéт мă-фáште** (= се нервирам) ~ *уд-жиикáфта сăклéт мă-фáште, нé мóжум дăспúм* [ПК,2(108)]; **зă-гóл нóш сă-фáште** (= се кажува за некој што е претерано импулсивен и сака да ризикува) ~ *зă-н'áа, зă-гóл нóш сă-фáште* [ПК,2(165)]; **ним-си-фáшти ус-нéго** (= тој е несигурен човек) ~ *óн-еј вóнка уд-вéрта, ним-си-фáшти ус-нéго* [ПК,2(155]; **гу-фáшта сóнут** (= заспива) [ДК,Лип(106)]; **квасец фашќајне** (= размесување на квасец) – *на Крстовдин* се пости строго, бидејќи *сă посте за крс*. Тој ден жените го менуваат квасецот. Попот оди по куќите за да *свете вода*. Жените земаат вода од поповото котле *за нов квасец фашќајне* [ТГев(24)].

**фенерчи*** n, dem. 'подвижна направа за осветлување' ~ *и кату вечерјаха таму, царјут и лалата заспаа, и тојнака запал'ува фенерчиту му, изл'ава на лагăмот. И лалата са разбуди оно саат и гу зема на послет* (почна да го следи) [V,PM,57].

**ферман** m 'наредба од султанот, писмо' ~ *царјут вели на чобана: "што посакаш от мене да ти дам?" И она рекла: "сакам да ми дадеш Солун града да повел'а, и сичката Солунска каза". И царјут заеднош писал фермани наврăх жената, да повели Солуна и Солунската каза* [V,MP, 167]

**ферманлúа*** adj 'тој што контактира, што добива заповеди (фермани) од султанот, односно од власта' ~ *от мáлку врјáме сéтни жрјáпчета са чинúли бăрзи кóни, кучúнтата са чинúха и óни стрáшни, и момчéта са чинúха јунáци, си научúха, ферманлúи си чинúха и фрет са омјáсаха кату брáтќа* [V,PM,144] – предлогот **от** во југоисточните говори има широка примена, во случајот се јавува наместо предлогот 'по', сп.: *от мáлку врјáме сéтни жрјáпчета са чинúли бăрзи кóни.*

**фермăлé** n 'вид машка облека, остаток од минатото' ~ *тó-ј мăшко пáлто, гу-нóсăт сáмо млáјте мăже, рăкáфто сă-нăмéтнувăт. Фермăлéто-ј ут-абá, сус гăјтáне-ј нăрéдин, дăлго-ј ду-пулвúнте* [ПК,2(124)].

**фес** m 'вид турска капа, во минатото (до Балканските војни и нешто подоцна) ја носеле и Македонците'

~ *ламиниут бăрзоходец гу успи авциолиовут бăрзоходеца, му зема и фесу, киниса да иди* [V,PM,45]; ~ *жинените, мила ќерко] си уставија младите нивести;] армасанте* (свршените) *си уставија млади армаснике] сă износија, мила ќерко мурови фесове] си скапаја кундуре, папуци* [ТГев(206)]; – девојките денес (во почетокот на 20.век кога Тановиќ го собирал материјалот) не носат *тапалăци* и *фесуве,* но пред триесетина години носеле насекаде *сребрни тапалăци* и црвени фесови. *Фес* и *тапалăк* денеска (терминот 'денеска' се однесува на периодот пред Балканските војни) уште се носат горе, по планинските села, но и таму ретко [ТГев(267)]; според Тановиќ (од периодот што пред малку го споменавме) ете како се облекувале младите во Гевгелиско: *фес сус пискул', мор дулама* (кошула со модра боја) *сус сидифлиј купчијна, свитин елек* (од чоја), *џамадан* (елек со слободни, отворени ракави), *појас, бели барнавези* (панталони), *бели чурапе* и *папуци* (кондури) [ТГев(134)].

**фехче** n, dem. ~ *"Мамо, мори, мамо, главата ме боле!" – "На глава си фино фехче, на фехче си тепелуче] удузгоре и пискулче]. Хеј, зашто велиш мила ќерко, глава да те боле* [ТГев(95)] – в. **фес**.

**фигу́т** m 'мал, примитивно направен шпорет, без рингли, користи само ќумур (не дрва)' [ПДој,Ник(121)]; од Кукушко го споменува Саќов [СКук(338)].

**Фида** – женско лично име запишано во Гевгелиско [ТГев(114)].

**фидан*** m 'младо гранче'– дрвото црница по живеење од 15 години веќе е старо и треба да се *пудмладуве,* бидејќи *фидајнето* се закржлавени, лисјето пожолтено, кората испукана, а на врвот на дрвото има многу *суваре* (суви гранчиња) [ТГев(408)]; ~ *"...ма нă-мо́ж дă-гу-зе́вăм, зăтвуре́на сум нắтре". – "Ни́ку фăрто́ма а́ко и́мăш ќи-ти-гу-да́дăм". Гу-зе́ла фу́стăнут, о́ште не́ бил фăите́н – умре́ла. Дујдо́а па́к ти́а, ă-зе́вăт кăк-шу-е та́ка, му-пра́вăт ле́по се́ндек и ă-но́сăт. Та́м на́ка има́ло ину-и́звур. А-зăбису́вăт нă-две́ фида́ни ле́по* [ДК,Дур(148)]; в. **фиданчи**.

**фида́нбујли́а** adj 'висок, слабичок' ~ *и́ма си́н питими́а, фида́нбујли́а* [ПК,2(125)].

**фиданчи*** n 'млада гранка' ~ *и калеко и лизнал космиту, му и дошел тајчинту, го играи конот му и сос тешката бозлугана расипал много фиданчита. Тогај го виде нај-малката царска дивојка и ја запали дури нетре на џиерит* [V,MP,159].

**фикне́*** n 1.'фитил'; 2. изр.: ~ *му-ј дăде́ле фикне́тта* (= го наговориле, го насаскале да реагира против некого) [ПДој(137)].

**фила́да** f 'книга, учебник' [СКук (339)].

**фил'а́лда** adv 'скоро, на брза рака' [СКук(339)].

**фил'а́н** pron, indecl. 'оној, некој' ~ *истăрчувум прă то́ă уфча́рчăто: "Ти ли-си то́ă изгу́бăнјо?". О, о ма́јкăта. "Ас-сум", ви́кум. "Тắрчи, риче́, пу-ме́не ско́ро, дă-и-ста́сăме. Нă-фил'а́н ме́сто би́ă, а́ку и сти́гнăме а́рно, а́ку-не́, ки-уста́ниш"* [ПДој, Пат(172)]; ~ *и-пукăну́ва сắте за́јци. Му-ве́ле лиси́цăта: "Е, нă-фил'а́н ме́сто и́ма инă-кру́ша. Ќи-до́јте ќ-ă-чу́кăме". Сă-субе́рвăт сắте за́јци, гре́дăт. Му-ве́ле: "Ја́с ќи-сă-ка́чăм го́ре ќ-ă-чу́кăм"* [ДК,Лип(118)] – во контекстот се среќава гл. **греде**, што претставува архаизам: во ма-

кедонскиот јазик се јавува само во централниот и западниот дел од јужните говори, во соседните јазици исто така го нема, со прекината изоглоса се јавува во словенечкиот јазик и таму не во цела парадигма; ~ *му вéле: "Фил'áн бéк грéде су тóлко кучúна, му-вéле. Ќи-нă-фáте. Бéгăте дă-бéгăме!"* [ДК,Лип(118)]; ~ *ричé: "Јá жéнта ќи-ти-ă-дóнсăм, áма сáмо иднó ќи-сáкăм ут-тéп". "Шó?" – "Ако ми-путтúсăш, ричé, хотéл "Мăкидóнјă" (мóжи да бúди) и фил'áн дићáн, тó и тó". – "Ама сáмо мăлчи, дă-нé лáфиш óти ми-бигá жéнта"* [ВЕв,Кор(304)]; ~ *И вó извáјѓа тó буздугáнут – пáт! Тá мáјкă-му нă-тúа пилúича ... óде и-му-вéле: "Шó сáкăш дă-тă-пудáрум шó ми-уткинá чéăта". – "Еј-ми, ăку сáкăш, јáс-сум ут-фил'áн мéсту, ут-гóрнăта зéмна; сáкăм дă-сă-вăрнăм"* [ВВод,Крон(312)]; – *армасот* (свршувачката) е јавен настан и затоа веднаш, а често и порано низ селото се разнесува глас дека некоја мома "*е армасана за фил'ан и фил'ан ерген*" [ТГев,145]; ~ *ќе-кáже: "Дóтко, ќе-ми-ја-дáдеш мóмата, да му-ја-дáдам на-фил'áн човéк, óти ми-пуштú стрóјник". Јáс ќе-кáжам: "Ќе-го-пúтаме тáтко-му"* [ВЕв,Ба(277)] – во контекстот имаме обопштена употреба на крат. зам. форма **му,** како општ сигнал за датив за трите рода: *тáтко-му на мóмата.* Ваквата проширена употреба на зам. **му** има жариште во јужните говори, но се протега и до централните; за оваа посебност в. во граматичкиот дел. Сп. фонетска разновидност: **фалан** ~ *тогáс Кулýф казá една лажá: "еј море кадúа, немој ми глéдаш мéни тíнака таќá, заштó сам тýка на чýзда зéмја. Да знáеш че ми е татку ету фалáн от Шам, којто е прăв џифаирџúа"* [V,РМ,(12)]; ~ *едúн ден чý једúн тел'áл да продáва една кăшта, да га тéра трúста хил'áда грóша. Гу вúкна тел'áлот, му вéли: "чúа кăшта продáваш?" И óн му речé: "ету на фалáн трагóвец"* [V,РМ(15)].

**фúл** m, zool. – в. **филдиш** (во текстот што следува името се јавува персонифицирано, како личност) ~ *Му-рéку: "Ќи-си-óдăм дóма дă-вúдăм мáјкă-ми, иднó и дрýго". "Е, áрно сúнко, му-вéле. Кáко, ќи-óјш пáк?" – "Пá ќ-óдам, мáјко, мă-чéка приăтéл'ут". – "Е, кóј- е тó приăтéл'?" – "Фúл'ут"* [ДК,Бир (148)].

**филдиш*** m, zool. 'слон' ~ *на лалата му дојде на умот и му вели на царјут: "харну ти докара авџиолиа таја кожа, ама сега да имаш и от филдишите кокалиту"* [V,РМ(41)]; ~ *Лалата сакаши да погуби авџиолиата и затова чиниши така. Му вели на царјут: "кој ти докара от фил'ут кожата, тојнака можи да ти докара и от филдишите кокалиту"* [V,РМ(42)].

**филдишин*** adj 'нешто што се однесува на *филдиш* (во случајот персонифицирано)' ~ *една ранина достигнал до карши царјут. Хем пуснал един човек, хем му рече да му кажи на царјут, да постеле от скалата дур на филдишината удаја сè маргарит, да така да изл'ази нивјастата* [V,РМ(173)]; ~ *царјут как га виде нивјастата да е толку лична и хубава, са почуди и не можи да си искажи радоста. Нивјастата га кладе аф филдишината удаја, седнала аф фил'увата кожа* [V,РМ(46)] – во контекстот среќаваме две граматички посебности, едната син-

таксичка: употреба на сврзникот **да** со декларативно-интенсионално значење, наместо 'дека': *как га виде нивјастата да е толку лична*, втората посебност е морфолошка: употреба на предлогот **аф** (во) кога упатува на место на површина, а не на внатрешност: *седнала аф фил'увата кожа*.

**филија** f 'кришка леб' – лебот се сече на *филији* со нож што се употребува само за тоа; се верува дека е греота во лебот да се забодуват прстите (и ноктите) и така да се крши [ТГев(20)] – во случајот религијата ѝ помага на хигиената, односно здравјето.

**Филип** – машко лично име запишано во Гевгелиско [ТГев(114)].

**фили́с** m 'млада гранка, наскоро појавена, односно нови лисја'~ *ли́стто шо испа́ѓӑт пуфто́рно и-ви́кме фили́с; тит'у́но но́го фили́с пушти́л са́к сӑ-сӑбо́ре* [ПК,2(124)]; пр. *ло́за ка путе́руве* [ПДој,Гев(114)].

**фило́соф** m 'учен човек'~ *и кога́ дојде́ де́тето на возрас пет или ше́с години гу пусна́ татко му на учи́лиштето да са учи кни́га, и де́тето си е научи́ло мло́гу, са чини́ кату фило́соф* [V,PM,7].

**фил'у** n, zool. 'добиток личи на мала камила, кожата ѝ светка како да е златна' [V,PM,47]; ~ *кату видоха така неговата дружина, сакаха кожата да ја откупјат от негу, му даваха пари без број и гу фалеха млогу, ча отепа фил'у* [V,PM,41]; ~ *царјут сос кокалиту направи една удаја. Едноч са причу на неговата земја авцииолиа јунак, и дваш са причу неговата удаја препослана сос фил'у кожа* [V,PM,43] – во контекстот се среќава реченичка конструкција позајмена од тур. јазик: кога именка се јавува како атрибут на друга именка (наместо придавка): препослана *сос фил'у кожа* (м. 'фил'ува кожа'); ~ *другиј ден га зема пушката, отиде на лов и, кату отиде аф гората, виде млогу авции, тераха едно фил'у да утепат; вазден са мӑчеха, не можиши некој да гу отепи* [V,PM,41] – во контекстот прави впечаток употребата на зам. форма **некој** наместо 'никој', има и обратни случаи; в. **фил, филдиш**.

**филусофи́а** f 'длабокоумност'~ *ве́ли на де́тето: "а бре́ си́нку, и́ди, ти ви́ка господа́рот, не зна́м што́ те́ра да ти ка́жи!" Де́тето стана́, оти́де на господа́ро, му са поклони́ и фати́ да му вре́ви со́с се́каков јази́к. Господа́рот са почу́ди сос не́говата филусофи́а* [V,PM,150].

**филџан** m 'чашка, посатка (неголема) од која човек пие течности (ракија, кафе и сл.)' ~ *хеј мори, моме јубава, јубава дур сенлива!] што ти је белото грло, куту на филџанто дано!] филџан је палин ракија, да тијам, да се јопијам* [ТГев(159)]; ~ *сидна лудо на мијани,] јаде, пије, Бога моле:] "Дај ми Боже јас што сакум] јас што сакум, ем што мисл'ум] дејна мисл'ум, нока сонум] на вичери ми тикнуве] фил'џан слӑзи сурунувум"* [ТГев,368]; ~ *тогај хекимџиата му вели на царјут: "по-харно е, царју, да изваднми от зандано три харамие, пешин да му везмими по един филџан крӑв"* [V,PM,168]; и: **фӑлџа́н*** ~ *по́сле не́ко: мину́та муве́ле де́уто: "Оди, ве́ле, зи́ми фӑлџа́нто". И то: де́те о́де, па́ чукну́ве нӑ-вра́тта. Ца́ро, една ша́ка́ пӑри́ му-да́ве* [ПДој(145)]; ~ *де́тто прӑста́рио кӑвӑџи: фӑлџа́не ми́и, не́куј нӑрӑче ка:ве́ – му-но́се, а ста́рио ва́ре ка:ве́то. Арно а́ма, еди́н де́н,*

*ца́ро нӑрӑ̀чуве ка:ве́* [ПДој(145)] – во контекстот има уште една потврда за она што го најавивме – присуство на перфективен презент во југоисточните говори: **не́кеј нӑрӑ̀че ка:ве́ – му-но́се.**

**фин*** adj 'убав, што остава пријатен впечаток' ~ *"Мамо, мори, мамо, главата ме боле!" – "На глава си фино фехче, на фехче си тепелуче] удузгоре и писќулче]. Хеј, зашто велиш мила ќерко, глава да те боле* [ТГев(95)]; ~ *то:-ј мӑле́чко , кулку еди́н ско́врӑн, са́мо о́но шаре́но-ј. Бујáта мо-ј шӑре́нко: бе́ло и си́во и тӑка́ цӑрни пе́гички и́ма, фи́но пи́ле-ј* – објаснување за птицата **со́јкӑрӑк** [ПДој,Ник(126)].

**фина́к** m 'свилена буба' ~ *Бу́мбӑр о-ви́кме и рӑси́пин'оо фина́к – кужу́рк, шо́-ј тако́ф бумбӑре́с, наду́јн, не́ да́ве купри́на* (свила) [ПК,2(26)]; ~ *бу́:пта ка́:* (< ќе ја) *ра́ниш, ќибе́риш куприна́рки (цӑрна ме́тла), ќи-ту́риш бу́:пта дӑ-сӑ-кӑчу́ве пун'а́а, дӑ-зӑви́е, дӑ-нӑпра́ве фина́к* [ПК,2(62)].

**финер** m 'примитивна направа со која во минатото (во заостанати средини и денеска) си осветлуваат луѓето' ~ *петли пејат на леса[ отвори врата да влеза[ запали финер бурина[ да не ти флеза ф-тимнина[ да не ти згазум детинце[ да не му скршам ногичка!* [ТГев(328)] – во контекстот имаме позајмен образец од тур. јазик – лепење: именка + именка (**запали финер бурина**); ~ *ут-пле́к, по́-ра́но шо́-с сӑ служи́ли ме́сто ла́мба, не́ма ста́кло* (станува збор за називот **кӑнди́ло**), *сус ста́кло уд-го́ре пӑ а́ко-ј* **фине́р** *сӑви́ке* [ПДој(121)].

**Фи́ница** top. 'падина и дол со реичка во реонот на Калапот, Зилјаховско'. Заглавниот топоним авторот Ј.Иванов го изведува од **Виница** [ЈИ,Ми...(211)], т.е. од **вино**, укажувајќи дека во односниве (југоисточни) говори промената **в > ф**, во почетокот на зборот, е честа појава, сп. топоними: **Фудени́ците** < Водениците, **Фи́тков Дол** (од л. име Ви́тко).

**фи́но** adv 'пријатно, убаво'~ *то́: сӑпуви́ве пу не́ко: дӑрво, сӑ-пука́чуве, цӑфте бе́ло цве́тче и фи́но мири́се, нӑ-сла́тко* – објаснување за називот **повӑт** [ПДој(123)].

**Фиро** (< Зафир) – машко лично име запишано во Гевгелиско [ТГев (114)].

**фиро́н** m 'намќор, проклетник' ~ *ка́ се́-ј чини́л а́јн* (еден) *фиро́н, нӑмо́јш ус-не́го ни-ла́ф* (збор), *нипил'а́ф* (јадење од ориз) [ПК,2(124)]; [СКук(339)].

**фит** adv 'кога нешто е готово, комплетно завршено, кога е **квит**' ~ *се́а сӑ чини́ме фи́т* [СКук(339)];

**фитил'** m 1.'врвка од памук која што, при потреба, се запалува и гори во свеќа или во ламба' [ТГев(479)]; ~ *но́го-ј дибе́л фити́л'о, не́ вӑрве низ ча́рго* [ПК,2(129)]; сп. празноверие во врска со горењето на кандилото: кога се чекаат гости за некоја свеченост (се разбира дека се работи за минати времиња) – пред да дојдат, домаќинот ќе го промени *фитил'от*, бидејќи таа вечер кандилото треба да гори додека седат гости. Инаку ако кандилото згасне не треба да се очекуваат добри настани [ТГев(209)]; 2. изр.: *же́нмо му-ј да́ве фити́л'то* (= жена му го подбуцнува и тој влегува во конфликти) ~ *ни́ца ви́кме же́нта ка́ му-гуво́ре нӑ-мӑш-иј прутиф свӑкӑрвӑта, да́ве фити́л'то, де́мек му гуво́ре дӑ-сӑ-ка́ре ус-ма́јк-му* [ПК,2(176)]; 3. клетва: **фити́ле**

**дӑ-рӑбо́тат пуд-не́го** (да се здобие со длабоки рани, од кои гнојта ќе се извлекува со помош на фитили – тоа одговара денеска кога лекарите ставаат дренови во рани, со иста цел) [ПК,2(124)]; ~ *ти́и си рӑбути́л?... фити́ле дӑ рӑбо́тат пут-те́бе* [ПК,2(124)].

**фити́лче*** n, dem. – в. **фитил** ~ *до́јди глу́фчито[ гу-изва́ди фити́лчито[ и уд нӑтре кӑнди́лчито[ до́јде ма́чкӑта[ гу-изе́ди глу́фчито[ шу-изва́ди фити́лчито[ и уд нӑтре кӑнди́лчито[ до́јди ку́чкӑта[ ӑ-изда́ви ма́чкӑта[ шу-уло́ви глу́вчито* [ДК,Лип(158)]; *шиминдӯрка ~ та́а сӑ-кла́ве уф-кӑнди́лто. Она-ј а́дно тинки́но крӑхче, низ-не́го пуми́нве а́дно ко́нче, то́-ј фити́л'что* [ПК,2 (142)].

**фитил'џи́ка** f (fig.) 'жена што прави сплетки' ~ *та́а сна́а-ти кӑква́ фитил'џи́ка-ј, сѐ-ј искӑра́ же́нте уф-ма́алта* [ПК,2(124)].

**фитмине́*** n 'подбуцнување' ~ *му-дде́ фитми́нта, сја́а си-гле́де сӑи́ро* (откако испровоцирал судир се повлекол како незаинтересиран) [ПК,2(124)].

**фише́к*** m 'куршум (почесто за ловџиска пушка)'. ~ *"Де́ка-ј мӑр ма́мо та́а пу́шка?" "Нӑ-тӑва́но-ј". То́ де́те сӑ-кӑчу́ве нӑ-тӑва́но, нӑјде́л пу́шкӑта, нӑјде́л фише́џите, без дӑ-зна́а мајка́-му, си-ј-зиму́ве, стӑну́ве о́де уф-бӑи́ро* [ТГев(209)].

**фишикли́*** f 'колан, реденик за куршуми' ~ *ја́с, ве́ле, сум ста́р, нӑ-мо́жум дӑ-ви́дум, а́ма о-гле́ји то нӑ-висо́куто, та́м и́ма е́дно дӑрво, нӑ да́рвуто и́мӑ пу́шка, и́ма ве́ле и фишикли́ј, та́м це́л кула́н* [ПДој(147)].

**фка́рва*** impf 'внесува' ~ *зава́р'уват го там вечерта харамијте, разбојниците, заварват го там. "Е-ех, казва, кој ни е зел парите!" И фатат, фкарват го вӑв стајата, направ'ат го на четири парча́. Еј тӑј! Раскӑрвӑват ги, там адӑн чере́к, там друк чере́к* [ВДр,Кал(334).

**фкару́ве** impf 'вденува конец во игла' [СКук(339)]; – в. **фка́рва**

**фле́ве** impf – 1. 'преминува од еден простор во друг' ~ *Ејн де́н пупӑди́џата и куми́шџата реши́ле дӑ-сӑве́нчӑт без дӑ-усе́те по́пут. Па́к ути́шӑл дӑ-пруве́ре да́ли-е не́гӑвта же́на. Пупӑди́атạ па́к прӑку-џа́мут си-фле́ве до́ма и а грабну́ве фу́ркӑта* [ВГ,Ѓав(275)]; ~ *и па́к фати то́јнака да ве́ли: "о́х се́стри, излезе́ти да ви́дити, што ни пусна́ха ма́јките ни! Ама ви́а аку не са́кати да излѐзити, а́з ки ги зѐма баки́шите и не флѐвам ве́ки не́три аф това́ смардли́во чре́во* [V,МР(29)]; ~ *чини́ха еди́н но́в ихӑр и еди́н и́маха: кој добѝтук ке да флѐзи а́ф ве́ткио ихӑр да е на умови́тију си́н. Ги удри́ха доби́џиту, фати́ха да флѐват на ве́ткио ихӑр* [V,РМ(124)]; и: **фл'а́ва** ~ *и ста́наха, навӑрви́ха та-оти́духа го́ре ф-планина́та призми́јуви пеште́ри, да-си-фл'а́зат фаф-сара́е. И като оти́доха, ка́захми део́јката, от-каде́ са-фл'а́ва* [ВДр,ГБ(329)]; 2. 'се вбројува' ~ *си́рнӑто, у́рдӑта, ма́слуто, сӑто то́ӑ гу-ви́кӑме мӑксу́л, и́сто и мле́куто фле́ве ту́ка, ут сто́кӑта шо сӑ-иска́руве сӑто* [ПДој(156)]; 3. изр.: **уф-о́гино фле́ве** (= се жртвува *зӑ-другӑр, зӑ-де́тто)* [ПДој (137)]; *жи́ф уф-рӑци не́ фле́вум* (= нема да се предадам, па макар по цена на живот) [ПДој, Пат(137)]; **ни́-ми-фле́ве, ни́-ми-изле́ве** (се кажува кога некој е незаинтересиран, или се прави дека е таков за некои настани) ~ *зима́ли, не́к зи́мат, нӑме́н ни́-ми-фле́ве, ни́-ми-изле́ве* [ПК,2(182)]; со блиско значење:

**уд-еднóто ми-флéве, уд-дрýгто ми-излéве** ~ *мé-ј ḡáјле, шó сáке нéк лумóт̄е* (зборува), *уд еднóто ми-флéве, уд-дрýгто ми-излéве* [ПК,2 (203)].

**флѐзе*** pf – 1. в. **флéве** 1. ~ *Шạтáјќи дујдéл нạ-нéко· пристáнииче, испạднáл уф-нéко· сéло. Бúло дóџкӑна и тó· тӑрго̀вӑџо видéл дéка свạтé· уф-нéко· кӑича свиии́ло, фл'ӑзéл уф-двóро и чукнáл нạ-врáтта* [ВДој (277)]; ~ *"Стуіане, Стујане, ти сино на мајка!] ки те питам, чедо, питам ем распитам:] Дали ти је мила младата невеста?"] – "Мале, мила мале, ти стара ле мале] ного ми је мила в-срце ми је флегла!"] — "Дај ми изин, сино, мајка да с-отрује!"* [ТГев(98)]; ~ *Уддéли нӑ-рéкӑта, лисúцта му-вӑрѕáла нӑ-вӑлко адúн ќýп нӑ-пáшкӑта и му вéле: "Флéзи пóнӑстридú, óти тáм úма пóгулéми рúби". Вӑлко флизéл и фӑтúл до·-влéче ќýпо* [ВК,П(286)]; во минатото се живеело во големи заедници (семејни) – 1907 г., враќајќи се од Енице-Вардар, во една бавча под селото Пела, кај бањата на Александар Велики, еден поп на моето прашање колку души се дома, ми одговори: *"Не знам, 15 ли, 17 ли, који знаје! Трабуве да земум един прӑт, да флезум уф куќи, па да и истерум сите на ванка* (треба: 'вонка'), *а ти да застаниш на врата па да бројиш"*! [ТГев(280)]; ~ *петли пејат на леса[ отвори врата да влеза[ запали финер бурина[ да не ти флеза ф-тимнина* [ТГев(328)]; 2. изр.: **флéзи на рáдус** (= стана сакан) ~ *пáк Афéндот му ричé на нéгу: Арно и, измиќáр мóј дóбар и верувáн* (= верен), *за мáло нúшто* (заменките 'ништо' и 'нешто' се мешаат) *стуá верувáн, за нóгу ки ти унамéстам; флéзи на рáдус Господúнову твóј* [MV,K(271)]; **флезе на сӑрцето нетре** (= се зал'уби, силно засака некого) ~ *он, кату имал по селата чифлик, кату на Богариу, излезе еднош да си рашета по чифлиќо; излел и на хорото. Тамо имала една малка дивојка бӑлгаринка; неа ја ареса, и му флезе на сӑрцето нетре* [V,PM,163]; **му-флизé мýӑ пут пáшкӑта** (= *нéкуј ако тӑрчке нӑ-вáм, нӑ-тáм*), т.е. кога некој се обеспокоил [ПДој(137)]; **ми-флизé уф-глá·фта** – **а**. 'ми досади некое продолжително зборување или брмчење' ~ *зáпрј-оо тóо рудáн* (чекрк за предење волна) *гáаре, ми-флизé уф-глá·фта;* **б**.'разбрав, односно сфатив' ~ *áрно, дур сạгúчка ми-флизé уф-глá·фта, тӑрӑзбӑрáх* [ПК,2(176)]; **му-флизé уф-рӑџто** (= го направи зависен, што понатаму значи дека ќе може да го злоупотребува) [ПК,2(178)]; **флизé уф-фáко** (= му најдоа дека крадел, го фатија) ~ *крạдé, крạдé, áма ќи-флéзе уф-фáко аднóш* [ПК,2(209)]; **флизéл џӑрвико уф-нéго** (= се појавило сомневање) [ПК,2(209)]; **флизé ѓáвуло уф-нéго** (= *т̄ӑрḡнáл п̄у-лóши п̄ӑт̄иш̄т̄а, п̄у-лóши рӑбóт̄и)* [ПК,2(209)]; **флизé уф-ýста** (= почна светот да го оговара) ~ *лóшо-ј флизé- ли чувéк уф-ýст̄а, кá ќи-фáт̄ат̄ свéт̄о дӑ-ḡувóрӑт̄* [ПК,2(209)]; **му-флизé пут-кó·жта** (= му се наложи, му ја зароби мислата) ~ *дӑ-рéчум нéкаа жéна нóго знáа дӑ-сӑ-прáве áрна, мӑжо ќа·-зӑсáке нóго, нúкуј дрýк нé признáве. Ил'-пӑ úма и тӑквú мáјки шó им-флéзат пут-кó·жта на сúнуфто* [ПК,2(190)].

**флѐзън** adj 'кога некој се наоѓа во определен (евентуално) ограден простор' ~ *ги-устáве кóјсте нӑ-*

*пóл'то, дóјде дóма. Брáјки шéâве уф-тиă врéјките, флизéл уф-ăднáта врéјка óн, Лý:то. Нé гу-знáат óти уф-врéјкăта е флéзăн, него гу-знáат нă-кóјсте* [ПДој(163)] – во контекстот е регистриран случај со употреба на свршени глаголи во сегашно време ~ *(ги-устáве кóјсте нă-пóл'то, дóјде дóма);* во реченицата: *Нé гу-знáат óти уф-врéјкăта е флéзăн, него гу-знáат нă-кóјсте,* не може со сигурност да се рече дали се работи за адверсативна реченица со сврзникот ’него’, или пак во истава лексичка единица се крие долгата заменска форма за прав предмет ’него’.

**флӥза*** impf – в. **флéве** ~ *дăнéска шéте, ýтре шéте, и сус-цáрската мóма се-рăзгуваáрăт. Днéс се-рăзгуваáрăт, ýтре се-рăзгувáрăт и флӥзăт уф-аднá грăдӥна, дéка нéма нóго нарóт и сéднăт нă-аднá мáса* – во контекстот има уште еден случај со употреба на перфективен презент: **и сéднăт нă-аднá мáса** (место 'седнуваат') [ВКук(281)].

**фликóсин** adj 1.’нешто, пр. облека со нечисти точки’ ~ *ублéч-си дрýк фустáн, дéк ќ-óјш ус-тóо фликóсин (фустáн);* 2. ’кога кожата, особено на лицето има точки, пеги’ ~ *тáа нивéста нóго сă-фликусáла, зéр трýдна-ј, димéк убрáзо и-стąнáл јăлăџи, јалăџи* (пеги) [ПК,2(124)].

**фл'óнго** n ’панделка’ (девојчињата ги закачаат в коси) [СКук(339)]; ~ *вăрsи-ј фл'óнго нă-кóста нă-мóмичкăта* [ПК,2(124)].

**флурӥна** f ’златна монета, жолтица’ ~ *свéкуро ми-дąрувá áдна* (една) *флурӥна уф-пундéлникут, пу-свáдбата* [ПК,2(124)]; ~ *тогај го викна хизмикарот му и му вели: “ела тука”. И он дојде. – “От тиа пари котрии сакаш, земи: сакаш флурините, сакаш дребнате пари!”* [VPM,161] – во контекстот се забележува присуството на лек. архаизам – заменка **котри** ’кој’; сп. во рус. јазик; и: **фрулӥна** — в. **франга** ~ *Кá ќе-кандӥса тáткому, стрóјникут ќе-дóнсе абéр на-кýќата, што ќе-му-а-дáдат мóмąта. Тóгăј стрóјникут дáр ќе-а-дарýва мóмąта алтăн “фрулӥна”* [ВЕв,Ба(277)]. Во Кајларско е запишана разновидноста **флорӥн** [ДК,Лип(106].

**фнéтрека** adv – в. **фнăтре** ~ *вл'áгла фнéтрека и ги-з'áла мачéнцето, кучéнцето и кутлéто. З'áла мумáта да-јąдé и мачéто зам'áка, кучéто пучнá да лáј* [ВСер,Ка(336)].

**фнук** m 'дете од син или ќерка, односно од брат или сестра' ~ *сус радус тимел' са удире, сус радост да са пукрије, сус радост оѓин да са навале! Да биде плăна здраве, касмет и берикет: и сус жито – жито; и сус овци – овци; и сус дубици – дубици; и сус синуве – синуве; и сус керки – керки; и сус фнуци – фнуци; и сус рода – руднини; и сус пријател'е добри!* [ТГев(296)].

**фнăтре** adv, opp. на ‘надвор’ ~ *лисӥцăта ки-му-рéче нă-вăлко: “Ама ко: ки-влéзăме уф-мéне, сáмо прăт-тéбе дă-си-глéјш, дă-нé дӥгиш глáва нă-гóре, óти гóре ӥма тăрне и глóже, ки-т сă-избó:т óчте”. И тăкá дујдéли ду-дýпкăта и влизéли фнăтре* [ВКук(286)]; ~ *прăсна мӥса* (бокал од глина): *уф-н'áа сă-клáве вӥно. Глигóсна-ј и уд-вóнка и фнăтре, пóвичко ӥма кąфéни буӥ; свéте, гą-нóсаа за-суӥш* (свадбен подарок) *адно врéме нă-свáдби* [ПК,2(90)]; и **фнéтре** ~ *и фнéтре фаф-пештерéта, тáм му-б'éше кăштата, штото бéш'е од-адӥн*

*кáм'ан излопáн фрéт кăштата, и бé пригиздéна фнéтре сăс-с'áкакви прилигúа* (sic!) [ВДр,ГБ(328)].

**фóди** impf 'се движи, оди' ~ *видéл една́ мóма да стóи до чéшмата; је казáл на-мóмата: "Заичó стóиш тýка?" Она му-рéкла: "Лáмјăта катăдéн јáде по-една́ мóма и затовá и јáс тýка стóјăм да ме-јáде". Дéтто је-казáл: "Фóди-си сéа тú".* [ВС,Град(283)].

**фóра*** f 'работа' но само во изразот: *скúф си-фóорта* (= гледај си ја работата) [СКук(339)] – *фóорта* – чл. форма од **фора**.

**фóрца** f 'голема брзина' [СКук(339)].

**франбели** pl. 'украси што се ставаат на ивица на фустан'– *молинската* облека е многу китнеста: *пол'ка сус буфки* и *тантели* (чипки), *фустан сус фрамбели, фуска сус батиста и штракано кадифе* (украсено) [ТГев,136].

**франга** f 1.'златна пара' [ТГев,479]; 2. 'нешто со потекло од Франција (облека, начин на уредување на косата, полова болест и сл.)' ~ *Дúне Чигýнцки сѐ а-ла-фрáнга сă-путстрúжуве* [ПК,2(19)].

**фрáс** onom. 'се однесува на шумот што се прави од удар со рака (обично по лице)' ~ *и вó му-ричé: "Шó мóри ти прáвиш? ... нă-мéн дă-ми-стрăмýвăш – фрáс, трáс, идно́ шăмáр. Иии! Ти ми-тéпăш, да-ą нéма, гу-устăвú, бигá, си-утúди* [ВЕв,Кор(305)].

**фраскајне** n 'удирање' (пр. со гранка) – сброти празникот *Св. Тодур*, по вечерната молитва, откако ќе излезат од црква почнува *фраскајне*. Секој од присутните држи в рака зелено стапче и се *фраскат* заемно зборувајќи: *"За многу години, (Госпуд) да ти је на помуш".* Потоа секој своето стапче го носи дома, но не го внесува в куќи, туку го остава во дворот, на некое дрво. Приквечер девојката го зема стапчето, го остава покрај селскиот поток, го прескокнува три пати зборувајќи: *"Који ми је пусакник* (л'убен), *и који ми е удилен, нека дојде вaја вечар да заједно пуминиме праку вaја мост"* [ТГев(45)].

**фрáске*** impf 1.'удира (зачестено), пр. со гранка или со рака и се слуша шум' [ТГев(479)]; ~ *кá ки-тă-фрáснум едúн шăмáр, цéлта мáала ки чýе* [СКук(339)]; или: удира ветарот ~ *Кăрáјанăвта кýќа бúше тăквá: кă ќи-флéјш уф-кýќта, нă-дéсно úма удáјка (зą-гóсте), нą прáво трéмче. Гóре сóфа úма, ųųáк* (огниште) *úма, пут сóфта дóлу дубúцте си-ј вăрзýвăт. Кóј мóже кláве цáм нą диминúкут, кóј нé – гу-фрáске вéтăрут* [ДИ,Гг(119)]; 2. fig. 'јаде многу' ~ *áма сă-нăфрăскáх вáадин фăсýл'* [ПК,2(124)].

**фрąскăнúца** f 'шлаканица' ~ *уфчéра шо фрąскăници бúа уф-каавинéто* (кафаната) [ПК,2(124)].

**Фрáштене** top. 'населено место во Драмско' ~ *на-Сјáрцка казá, на сéло Фрáштене úма адéт, когá се родú дéте мăшко и са-сабúрат стáрците и млáдите, агá му кладáт úмето, та са-сабúрат фрéт сóе-хми* ]ВДр,Фр(326)].

**френгија** f 'полна болест, сифилис или слично, во минатото ретко се среќавала'; ја викаат уште и: **фринга**, односно **френга** [ТГев(235)].

**френо** n 'кочница' [СКук(339)].

**френски пăтăлцен** m, bot., Lycopersicum esculentum 'црвен патлицан, домат' [СКук(339)].

**фрéнќ** (и: **френк**) m 1.'Французин, жител на Франција' [СКук(339)]; 2. 'тој што се носи модерно, особено во облеката' ~ *сă-нóсе пу-мудéрно,*

*нé кут-нáска;* 3. 'итрец' ~ *ни́м сă-пpáви нóго фрéнк; ...шó фрéнк ej-тóо* [ПК,2(125)].

**фре́нќ тирзи́а** m 'мајстор, шивач што ја прати европската мода' [СКук (339)].

**фре́нцко тăркáло** n 'велосипед' ~ **буди́ло-ј** (назив за велосипед) *ус двé тăркăли́на, тó-ј фрéнцко тăр-кáло* [ПК,2(25)] – очигледно дека за луѓето од југоисточната регија новите работи, па ако сакаме и "модерни" се третирале како дојдени од Франција, такво било разбирањето.

**фре́т** adv 'редум, комплетно' ~ *на-Сјáрцка казá, на сéло Фрáштене и́ма адéт, когá се роди́ дéте мăшко и са-саби́рат стáрците и млáдите, агá му кладáт и́мето, та са-саби́рат фрéт сóе-хми* [ВДр, Фр(326)]; ~ *и кату излезоха вăнк при ливадите, там фăрли тојнака онова кепету и са чини един гол'ам чадăр штоту ги собра фрет под негу* [VРМ,36]; ~ *и они заедноч си закăлнаха и рекоха фрет: "туку на наша мајка златин зăб, ништу не чиними на човека!" Кату си закăлнаха фрет така, тогас мајка му отиде* [VРМ,51]; ~ *от мăра час типăра дојдоха четирисите филдиши, кату бивули, на ливадите; јадоха, јадоха зилена трјава, оти-доха и на чешмата, на вода месту га испиха фрет ракиата, са упиха* [V,РМ,42]; ~ *и напрáвиха селéнете хóру на-сéлуту да-са-вéсел'ат. И си́чките оти́доха на-хóро, и нáзи ги́здавáта мóма и т'á дóјде. И на-чесá пудý ти́хан в'áтар, јýди са-сви́ха сас-в'áтар. И са-еви́ еди́н ч'ул'áк сас си́ф кóн, ... та пуглéда фрéт хóрото* [ВДр,ГБ(327)]; ~ *и фнéтре фаф-пештерéта, тáм му-б'éше кăштата, штото бéш'е од-ади́н кáм'ан излопáн фрéт кăштата, и бé пригиздéна фнéтре сăс-с'áкакви прилигíа* (sic!) [ВДр,ГБ(328)]; 2. 'сосема' ~ *от мáлку врјáме сéтни жрјáпчета са чини́ли бăрзи кóни, кучи́нтата са чиніха и óни стрáш-ни, и момчéта са чиніха јунáци, си научи́ха, ферманли́и си чиніха и фрет са омјáсаха кату брáтќа* [V,РМ,144].

**фронт** m – назив позајмен од воената терминологија 'позиција' – сп. изр.: **о-пушти́ фрóнто** (= кога човек е неможен да се справи со проблемите и ги откажува понатамошните за-ложби бидејќи досегашните оста-нале безрезултатни) ~ *тáткуто водíл есáп, икунумисувáл, пурăснáли дéцта, фатíли до-рăстýрат имá-н-то, дă-трóшат, тáткуто нă-мóж дă-ј-кумáнде, вíкме: гу-пуштíл фрóнто* [ПК,2(158)].

**фррр!** onom. 'се однесува на шумот што се прави од движење на кри-лата од птица' ~ *му-рéкла нă-лиси́ц-та: "Сéга дă-мă-јáдиш нé-ми-ј-срáк, áма ут-висóк кáмин дă-мă-фăрлиш нóгу ми-ј-срáк". Лиси́цта утиш'ла, пăлáла адин-висóк кáмин и ут-тáм ă-пушчíла нăдóлу. Тéта Врáна – фррр! си-литнáла* [ВВод,Крон(314)].

**фруглица** f 'свадбено знаме, подолг стап, украсен со даровите од не-вестата, на врвот има позлатено јаболко, со него фругличарот го води орото' [СКук(339)] – сп. свад-бен обичај: во понеделник пред свадбата во куќата од младоже-нецот ќе се соберат *пусестрими* да присуствуваат на обичајот *замес*, при тоа, додека едни од *пусестри-мте* сејат брашно и месат погача, друга ќе земе еден подолг прат на кој на едниот крај ќе закачи гранка од калинка и пешкир (што го има испратено свршеницата – во

говорот: *армасница),* и тоа ќе го држи над ноќвите во кои се меси. Споменатиот прат се вика *фруглица;* додека се *замесуве, пусестримте* ја пејат песната: *лете, лете јарабица ] дулитала, душитала] ду јураче, ду купаче] – ду момини рамни двори* [ТГев(155)]; ~ *е, пӑк ко́а и́дӑт сва́тӑвто, мо́мта иска́рӑве прӑстин. Ќи-гу-иска́ре ут-рӑкта да гу-ви́де мо́мчто. Уф-Пули́н но́гω аде́те и́ма. На ше́сте нидéли ќаа растý́рӑт фрý́глицта, ќи-нӑпра́вӑт уд не́а фý́рка* [И,Гг(120)].

**фругличер** m 'свадбар, ороводец што ја носи **фруглицата** во свадбениот церемонијал' [СКук(339)] – веќе рековме дека во кукушкиот говор доаѓа до преглас на вокалот **а** > **е,** кога ќе се најде зад мека согласка, или што некогаш била мека, оттаму **фругличер** наместо **фругличар,** исто така *ејце* од 'јајце', *еска* од 'јаска'.

**фрули́на** f 'златна монета, флорина' — в. **франга** ~ *Ка́ ќе-канди́са та́тко-му, стро́јникут ќе-до́нсе або́р на-ќý́ката, што ќе-му-а-да́дат мо́мата. То́гӑј стро́јникут да́р ќе-а-дарý́ва мо́мата алтӑн "фрули́на"* [ВЕв,Ба(277)].

**фрунџе́ла** (и: **фрӑнџо́ла**) f 1.'бел леб, векна' ~ *ка́-о́дме нӑ-пӑза́р уф-Срý́мица си-купý́вме фрунџе́ла и киба́пе или пӑ фрунџе́ла и а́лва;* 2. изр., псовка: **дӑ-си-ја́јш фрунџе́лта** (веројатно се мисли на полов орган) [ПК,2(124)].

**Фр(ӑ)гуво** top. 'име на село во Кукушко, меѓу селата Гавал'анци и Драгомирци' [ТГев(423)].

**фрӑк** interj, onom. 'шум што се создава кога ќе одлета птица' ~ *врӑпча́но фрӑкна́ дý́р дӑ-ви́јш, фрӑк до:-нема* [ПК,2(124)].

**фрӑкне*** pf 1.'одлета брзо' ~ *и тјанака рече: "от Бога да најте! Толко не знајти да ни познајти от дрехите, што имахми и двата един таким?". Тогас тојнака са чини пиле, кӑсна на паратиро. И тјанака речи да гу фати, и оно фрӑкнало, побегнало* [V,PM,90]; ~ *му ве́ли на дја́тето: "вја́хни ми, ама да си фти́снш очи́те ти!" И то́јнака кату гу вјахна́ и си фти́сна очи́те му, жрја́пчето една́ч фрӑкна́, четири́јси кона́ќа ме́сто надале́ку гу закара́* [V,PM,121]; ~ *таласӑмо зе́ваши л'а́бот, не изл'а́ваши вӑнка. Тога́ жрја́пчето фрӑкна́ та изч'ука́ но́ѕите му на ка́мино, во́гин изл'а́зи от ка́минот. Тога́с таласӑмо си оплаши́, побегна́ и то́јнака флезе́ не́три* [V,PM,122]; ~ *оти́доха на хо́рото двата́, фати́ха да и́грат, тја́нака на́ врахо́т, то́јнака по не́ја; дрý́ги па́к зема́ха кожа́та му, га изгорја́ха, и зме́јут фрӑкна́, побе́гна* [V,PM,131]; 2. fig.: 'кога децата ќе пораснат и ќе го напуштат семејството' ~ *де́цта сӑ-ј-зжини́а, ми-фрӑкна́а уд-до́ма;* 3. 'брзо реагира со лутење' ~ *и́ч не́ му-чи́не ара́ктуро, нӑ-адно́ч ќи-фрӑкне и за фа́ите ка́вга;* 4. 'кога лебот ќе се препече, односно ќе изгоре малку' ~ *ле́бо зӑ-ма́лчко ќи-изгуре́л, а́јго це́л'о фрӑкна́л* [ПДој(118)].

**фрӑнгý́лка** f 'француѕинка' [СКук (339)].

**фрӑнгура́ф** m 'мајстор што прави облека, шивач' [СКук(339)].

**фрӑнцý́ски тӑрӑн** bot. Robinia pseudacacia 'багрем' ~ *то́о дӑрво цӑфте бе́ли груздáци нӑ-про́лит, ý́буво мири́се* [ПК,2(125)].

**фрӑцка** impf 'фрла, мава' ~ *ве́лат на не́гу Учени́ците: Дида́скале, се́га ти сака́ле да ти фрӑцкат су ка́мини Јуде́ите, па та́му са́каш да си о́диш? Гуво́ри Исус: Не́-ј двӑна́десет саа́та де́нут? Ко́ј пуди́л на де́нут, не си супнý́а,*

*о́ти му сă гле́да ви́делот на во́а све́т* [MV,K(286)]; ~ *а кладе́ле на не́а уфстре́т и му ве́л'ат на не́гу: Дида́скале, ва́а же́на а фати́ле уф паза́рут шо чи́ниши кафпилắк; и на на́с но́мото М... ни повел'а́ на такви́и су ка́мини да сă фрắцкат; ти́ шо ве́лиш? Исус риче́ на ни́х: Ко́ј уд ва́с не́ма гре́х то́а не́ка фắрли ка́мин* [MV,K(316)].

**фс'е́** adv – в. **фс'екога** ~ *и фаф- сара́е и́маш'а ади́н ехắр, де́ту седе́иш'а ко́не-му на-зми́ата. И ко́не все́ си-б'е́ше убру́жен кату куга́ навắрвја, и на-ко́не-му от-го́ре стое́ше адна́ мắгла и фс'е́ сас-магла́та хо́деш'а* [ВДр,ГБ(328)].

**фс'екога** adv 'секогаш' ~ *и на една́ о́дае фне́тре и́маш'а зла́тна суфра́ и позла́тни сто́лове, и фс'екога и́деха да-еда́т фне́тре. И на софра́та и́маш'а ца́рцки ма́нжи* [ВДр,ГБ(328)].

**фта́се** pf 1. 'дојде кај некого' ~ *"Да-зе́миш сто́мната и че́шил'ут и бри́чут – ти́а три ше́аве". И – киниса́ле да бе́гăт. Фăти́ла да-и-прắфта́сăве та́а, мо́мта шо ја́де. Фăрли́ла сто́мнăта – сă-чини́ла во́да – нă-мужа́ла да-ј-фта́се* [ВГев,М(269)]; ~ *"Бра́те, фắрли, ре́кла се́страта, бри́чут, да-сă-чи́не о́стри ка́мăјне, да-нă-мо́ж да-нă-сти́гне". Они па́ бе́гат. Ко́а да ви́дат – па́ зад ни́х и́де. Ко́а сă-зăвắртувăт, а́ да-ј-фта́се, ко́а гле́ат па́ пу-ни́х* [ВГев,М(269)]; ~ *"На́шта и ва́шта би́шка би́ле се́стри, мă-тира́а дă-а-зе́ам на-скани́ста (крите́нка)". Кă-дујде́л мắжут-и́, му-распра́ве о́ти би́шката а-даде́ла. "Де́к-е то́а ко́јнут, д-о́м да-гу-фта́сум"* [ВГев,Ѓав(274)]; ~ *кинисала Руменка за вода] и калеш Питруш пу неја] ја тука, ја тамо да ја фтасе] ја стигнал дури на чешма] и што и вели, Питруш гуворе] "Ја дај ми Руменке вода!"* [ТГев(205)]; 2. 'дојде некаде, пристигна' ~ *не си чеке млад спајија[ ајл'ăк време да му дојде[ туку вјана млад спајија[ брза којна јуружана[ право тегле ф своја кула[ ка си фтасал млад спајија[ ка си стигнал близо село[ на пăт срите една баба* [ТГев(334)]; ~ *л'у фати́ да-усắ-мн'ава, ста́на, фа́ш'та пит'е́лот му-кла́ва се́длото, го ја́хна, и го-ш'у́пнова и фати́ да-б'ắга, з'е́ пắт', куга́ фта́са на-по́лито, гл'е́да иди́н а-фати́ на-пч'е́лата, а-упр'е́гна* [ВБог,Бал(344)]; ~ *сă-ка́чфа кри́вјут нă-сле́пјут и о́дăт. Пу-пắтут де́к уде́а нăо́жцăт иднă кру́ша. А ва́ фтắса́ла. Е, ле́пи, жắлти кру́ши. И му-ве́ле: "Не́ зăстăну́вăме дă-ја́диме тро́ кру́ши?"* [ВКај,Тр(324)] – во контекстот го среќаваме лексичкиот архаизам: **леп** 'убав' (**ле́пи жắлти кру́ши**), втората посебност е синтаксичка – присуство на прашален израз без партикулата **ли**, што се третира за балканизам: "**Не́ зăстăну́вăме**?"; 3. 'дофати' ~ *арă-пла́не пу́кат, наро́до бе́ге, не́куј удри́л на-ја́ма* (на крадење), *шо ќи-фта́се – гра́бе* [ПК,2(55)]; 4. 'созрее овошје, во случајот лубеници *(бустан)*' ~ *Дуовник(ут) му риче оти за него нема пруштавија, ама нека са моле на Госпуд, па може ки му просте. Тоги арамијата гу запитал: "Има как ќи пузнајум оти ќи ми са простат?" А дуовник(ут) му ричел: "Сеј един бустан пукрај некуј друм. Ка ќи фтасе тоа бустан..."* [ТГев,147]; 5. 'во доволна мерка, толку колку што ќе треба' [ТГев, 479]; 6. изр.: **фтасала за мажување** – за женското дете секогаш се води грижа, а особено кога ќе наполни 15-16 год., тогаш таа станува *мома*

*за армасувајне* (свршувачка), а потоа *ки фтаса и за мажувајне* [ТГев(135)]; ~ *"Как не, ки гу женум! Ја Асиенеја* (циганско име) *азăр е! Ја таман работа! Уште за жинувајне не фтасал, не знаје оште колко куќи има уф селто* [ТГев(144)].

**фтекна** pf 'се сети' ~ *нивјастата гу неќаши и сакаши да гу утруи, и не можиши да најди време. Един ден га фтекна и му рече на царјут: "царју, сега меника што ми докарахти тука, јазе тебика ки ти зема стопан да ти чинам!"* [V,РМ,47]; ~ *и гу оставиха мăра час да са моли. Тогас му фтекна, извади пăрстенот, гу даде на един човек и му вели: "господине на ти това пăрстен, дај му гу на царјут"* [V,РМ,57]; ~ *и ошти речта не доречи, падна вогин от небету и са запали чиницата. Кату виде така тојнака, заедноч му фтекна, ча неговут кăсмет не чини* [V,РМ,86]; ~ *утрината стана сиромахат от сонот, са уми лицето, са прикăрсти и киниса да си иди. На пăтју гу и фатил един страшин дăш, един страшин облак. И заеднош му фтекна на негу, што му речи дјадоту* [V,РМ,93].

**фтеса*** pf 'погреши' ~ *и на ониа дни си разбрăка на махалата около един јангин* (пожар). *Де да ја текни на бабата да оди на куконата, плачејке хем молејке вели: "ох, ох! кокона! Јазăк си чини на мене, јаз ако фтесах, пак ти да ме простиш"* [V,РМ,165].

**фтéсин** adj 'виновен' ~ *шó си-зạстạнал нạ-крáјта куту фтéсин... áс си-знáм óт нé сум фтéсин, ни нạпúнуко нé-ме-ј, уд-нúкуј нéмум гạјлé* [ПК,2(125)].

**фтúре (сă)*** pf 'се заинати' ~ *ýбуво и кăшча си-нăпрăвúле, си-пудридúле сăто. Та жăнá-му кá сă-фтирúла: "Кáжи, дă-кáжи". Он рăчéл: "Слýши, јáс нé ти кăжýм, са: нéли тé-ј áрно?"* [ПДој(152)]; ~ *тáа кá сă-фтирúла: "Кáжи дă-кáжи, пăрúте уд-дéк сă и нúи тóлко бугáти шо сă-чинúме". "Слýши, мýр, рăчéл, тóлко мă-прăсилú, чúм сáкиш дă-ти кáжум и ки-ти-кáжум"* [ПДој(153)].

**фтисна** pf 'притисне, затвори (во случајот очи)' ~ *му вéли на дјáтето: "вјáхни ми, ама да си фтúсниш очúте ти!" И тóјнака кату гу вјахнá и си фтúсна очúте му, жрјáпчето еднóч фрăкнá, четирúјси конáќа мéсто надалéку гу закарá* [V,РМ,121].

**фтúши** impf 'прави, гради' (сп. во југозападните егејски говори: **фтис** 'ѕид') ~ *и пáк дрýга годúна, когá ки дóјди да чúни гн'áздуту, тéра по-висóку дáл да чини гн'áздуту и, когá не ки нáјди такóв дáл, тогáс пак от гóри лáнцкоту гн'áзду ки фáти да фтúши нóву гн'азду* [V,РМ,30].

**фтор*** num 'по редослед тој што доаѓа веднаш по првиот' ~ *и сéтне момáта са-огодú и са-ожéни и породú до трú сúна, штóто сегá ч'ол'áк кату тјáх нéма на-јунáсту и са-жúви óште. И синовéте са: пăрвие-е на 50 годúн, и фтóрие на 45, и трéтие на 40 годúн* [ВДр,ГБ (329)]; ~ *óде уф-дрýгăта удáа и тýкă úсто тăкá: пáк спúе мóма едná, чáша и прăстăн нă-мá:ста. Гă-испúе вó:та, гу-тýре прăстăно и ричéл: "Тáа кé: нă-фтóрио брáт"* [ПДој,Ник(168)] – во контекстот пак има посебност во врска со линеаризацијата: определбата е во постпозиција во однос на именката: *пáк спúе мóма еднá* – ова се третира за влијание од

балканските несловенски јазици; ~ *едúн мắш и жéна нимáле дéца. Фтóрата жéна му бúла на тоа. "Бóже, бóже, вил'áле, врáк чéдо дạ-úмум, чéдо дạ вúдум'. Гóспут и прắслушáл и рéкăл: "Дúл'ми сáкте"... Му-дáл* [ВГев,М(268)]; ~ *едúн дéн кату собрá прắчките, си задјáна хáрно на гắрбо, дојдé едúн, му ги открáде. Пáк на фтóрију дéн такá му чинúха. На трéтоју дéн дојдé пак да му открадé прắчките* [V,PM,128].

**фтóрната** num (f) 'втората' ~ *вéли на нéгу: Истúна, Афéндо, ти знáиш шо ти милýвам. Вéли на нéгу: Пáсај јáгнити мóј. Вéли на нéгу пá фтóрната: а милýваш мéн?* [MV,K(338] – на повеќе места во материјалите од Долновардарско, собено во *Кулакиското евангелие* се забележува проширена употреба на множинската наставка **-и**, кај еднослoжните, но и кај именките од среден род, каков што е случајот од контекстот: *вéли на нéгу: пáсај јáгнити мóј* – споменатава наставка како да станува универзална, што напомнува на истиот случај во турскиот јазик, во кој има само една наставка за множина (-lar, односно -ler).

**фтреси** pf 'почна да се тресе (од возбуда, од страв)' ~ *как виде царјут магарешката глава, трешка гу фтреси от страм. И сички јунаци са почудиха и вел'аха: "тју! бре толкос царјут не и можал за момата му да најди един јунак"* [V,PM(90)].

**фту!** interj 'изразува незадоволство' ~ *гојори на куконата: "е! ц'аним кукона јаз, да сам кату тебе млада, тос јунак, што промина от тука, го викнувам един веч'ар да поигра с него!" Кату чу куконата така, си разл'ути мошне вел'ајке: "фту! фту! маскарицку, вунк од дома ми!"* [V,PM(165)].

**фу́де** (и: **у́де**) impf 'клевети, напаѓа' ~ *тáа бáба сúте мóми и-ýде* [ПК,2(124)]

**фу́до мéсо** n 'месо кртина' ~ *то-ј цăрвéно мéсо, бис-кóски* [ПК,2 (125)].

**фуду́л** adj 'важен, со голема гордост' ~ *мори, јутад иде Калеш Андон. Л'у-л'а-је] мори, што му веле фудул Сирма: л'у-л'-је] мори, јоди Андон да се л'ул'ме* [ТГев(69)]; ~ *нóго фудýл тé-ј снáата, нé вúке ни дóбăр-дéн кá ќи-пумúне* [ПК,2(125)[.

**фудулук** m 'гордост, нетолерантност'; сп. изр.: **сáмо фудулу́к терáл** (= се однесувал важно, со потценување кон другите) ~ *и тăкá жáнăм, дéјто зăфăтúл дă-рăбóти, а тáтко-му сáмо фудулýк терáл и нé знáјл кáк дă-зăстáни нă-нóѕи, óти имáл пáн чувéк у нéјнта кýќа* [ВЕв,К(292)]; со исто значење: **сă-прáвăт фуду́л** ~ *лисúцта зéла ăјн-кýп кắлчишта, им-дјуздисáла пу-ăднá пáшка, éм пó-длắга, éм пóрýнтăва и им ги-вăрѕáла. Вắлците сă-глéт и сă-прáвăт фудýл сус-нóвте пáшки* [ВКук,П(283)].

**фукарá** m 'бедник, сиромашец' [СКук (339)]; ~ *фукарáта Дóне сáм си-умрé* [ПК,2(125)].

**фу́ке** impf 1.'зафрла нешто'; 2. 'удира' ~ *кá о-фукнá áдна буфтăнúца, дур тáмка гу-уднисé;* ~ *фýкн'о áјн кáмин, нéк сă-жáле сéтне дéк сáке;* 3. 'дува силно' ~ *вéтăро кá нă-зạ-фукá, нă-мужéме д-испáдниме нă-вóнка* [СКук(339)]; [ПК,2(125)] – в. **фу́кне**.

**фу́кне** pf 'удри' ~ *бáбăта óде дă-с-нăпúи вóда уд-чéшмăта, ус-пắлăн прăгáч лéп – кумáте. И вéле: "Е, дă-тă-фýкне, óј ти прóси кумáте,*

*а ја́ тво́јо мắш две́ лі́ри ми-дăде́"* [ПДој(144)].

**фу́книн** adj 'непаметен, удрен, нетокму' ~ *фу́книн и нă-фу́книн'оо, ут-те́п ќи-сă-бо́м, не́ те́-ј фукна́ло...* ~ *ај-марі́, зе́р ќо:-слу́шиш то́о фу́книн* [ПК,2(125)].

**фукăрлắк** m 'сиромаштија' ~ *ус-фу-кăрлắк сă-бо́рум, да-иска́рум де́цта нạ-пắт* (да бидат способни за живот) [ПК,2(125)].

**фуре́сница** f 'проклетница, никаквица' [СКук(339)].

**фу́рка*** f 'дрвена направа за предење волна или памук'~ *е, пắк ко́а і́дăт сва́тăвто, мо́мта иска́рăве прắстин. Ќи-гу-иска́ре ут-рắкта дạ гу-ві́де мо́мчто. Уф-Пулі́н но́гọ аде́те і́ма. Нạ ше́сте ниде́ли ќаа рạсту́рăт фру́глицта, ќи-нăпра́вăт уд не́а фу́рка* [И,Гг(120)]; ~ *пудве́с, то́-ј кула́нче, ус-не́го сă-вăрѕу́ве кăде́л'та, вăлнăта зă-фу́ркăта* [ПК,2(91)]; ~ *Еј́н де́н пупăді́ạта и кумиші́ạта решіле дă-сă-ве́нчăт без дă-усе́те по́пут. Па́к (по́пут) утіішăл дă-прувере да́ли-е не́гăвта жена. Пупăді́атạ па́к прăку-џа́мут си-фле́ве до́ма и а грабну́ве фу́ркăта* [ВГев,Ѓав(275)]; – некои од *џамаларите* се облекуваат во долги фустани, се забрадуваат со женски марами, на појасот ќе закачат *фурка* и имитираат како да предат [ТГев(343)].

**фу́рке** impf 'работи' [СКук(339)].

**фуркет** m 'поголема шнола за придржување на косата' [ПДој,Ник(136)]; во Кукушко: **фурке́то** ~ *то́-ј ку-ту шно́ла не́што, ус-не́го же́нте си-збі́рăт ко́:ста. Фурке́то-ј те́л' накắршин низ-нắтре, сă-зăбо́дуве уф-ко́:ста* [ПК,2(125)].

**фу́рна** (и: **ху́рна**) f 1. 'пригодна, ѕидана направа за печење леб и сл.' ~ *Учѐјтисте ут цве́тицте уф урма́нут как пура́стат ні́то сạ мắчат, ні́то пре́дат. Ви ве́л'ам на ва́с о́ти ні́то Сол... су то́лко џа́ритина шо има́л ут Бо́га сạ размині́ кату́ на ті́а иде́н. Или тре́вата уф чиі́рут, ва́ден лі́чи, и у́три си кла́л у-фу́рнута* [MV,K(264)]; *му вели на авџиолиа: "е господине, ошти един марифет имам да ви кажа! Ету една фурна га горја три дни, та ки влезити нетри и, аку можити да тарпити, ке да ви га дам момата"* [V,PM,46]; ~ *пăнико́т еј дắска длắга, рăзде́л'на-ј нă-прăгра́ди, уф-се́каа прăгра́да сă-туру́ве пу-а́јн* (еден) *сăму́н дă-кі́сне, се́тне сă-но́се нă-фу́рăнта* [ПК,2(94)] ~ *пишќу́не* (ќепенок што се користи како капак наместо прозорец, но може да се спушта и тогаш служи за седење) *і́маа фу́рните. Сі́те фу́рни і́маа пишќу́не. И дика́нто і́маа пишќу́не; сă-спу́штаа дă-сă-зăтфо́рăт у́буво, а ут-кра́јта і́мше дắска дă-мо́ш си-се́дниш* [ПК,2(85)]; ~ *плắскăту́рник еј ја́дне ус-нăринді́сăна ті́ква,* (сторена на ситно со помош на домашна направа – неренде) *ја́јца, мле́ко и шиќе́р, пе́чно уф-фу́рна* [ПК,2(86)]; ~ *му-сă-ре́кли на-д'ắду-ту: "Шт'о́ да-јид'е́ми?" д'ắдуму и р'е́кла: "Да-зако́лими* (погрешно пишува: 'заколили') *д'ắт'анту, да-гу-сто́рими пиш'ито́". Гу-сă-за-ко́лили д'ắт'анту, гу-сă-кла́ли у ху́рната* [ВБог,Вис(340)]; 2. 'дупка во која се пече вар'; се прави на следниот начин: ќе се најде некое погодно место *на завит* (каде што не дува ветар), ќе ископат една дупка, длабока 4, широка (во пречник) 4-5 *аршина*. Потоа ќе се симнат во дупката и од каменот што ќе се пече вар прават ѕид наоколу дупката, во средината ќе остават празен, кружен простор, во

кој ќе наложат оган. Ѕидот сè до отворот на дупката се ѕида право, а потоа почнуваат да прават свод (*ќемер*) од истиот камен; потоа врз сводот ќе нафрлат земја со ситен камен за да не излегува топлината, потоа се запалува огинот којшто гори и дење и ноќе 5–6 дена. Се прекинува со огинот кога над сводот ќе се појави модар пламен, што е знак дека варта е печена [ТГев(351)]; 3. изр.: **áко а-изéјш вáа фу́рна лéп** (се кажува за нешто што тешко се реализира) ~ *трýјца брáтја сă-нагувурíле ќă-óдат ќ-а-тéпат лáмјата. Утíшăл пишíн éн гулéмјут. Фурнаџíјте му-рéкле: "Дéк ќ-óјш?" – "Ќ-óм ќ-а-убíам лáмјата". "Е, му-кажале, ако-а-изејш ваа фурна леп, мојш да-а-убијш"* [ВГ,Мир(273)].

**фурнаџи́а*** m 'тој што има фурна, пекар' ~ *трýјца брáтја сă-нагувурíле ќă-óдат ќ-а-тéпат лáмјата. Утíшăл пишíн éн гулéмјут. Фурнаџíјте му-рéкле: дéк ќ-óјш?* [ВГев, Мир(273)].

**фуртуна** f 1.'невреме, бура со дожд' ~ *кáикут па бíше уфстрéт уф мóрито, са бíшин уф-далгáтите уф фуртýната, óти бéше сíлни вéтар* [MV,K(267)] – во контекстот среќаваме архаизам, сочувана определена придавска форма: **силни** (ветар) наместо 'силен'; ~ *си пазари сос гимциíата да гу извáди на еднá адá, ча тáмо íмаши от нéколко дýши да земýва парí. Кату кинíса гимíата аф морéту, едíн дéн от дека излéзи еднá фуртýна штóту гимíата га издíгаши еднó минарé гóри* [V,PM,23]; ~ *нетри на морету от млогу фуртуна гу исфăрли сос гимиата на едно пусто место, вăнка от морету. Излезе тој от гимиата, и мачката га имаши на рăците. Пак на онаја земја таков нешту не биха видјали* [V,PM,109]; ~ *кату флезе сос гимиата аф морету, фати една страшна фуртуна и гу извади на крај едни царцки конаки. Царјут, што седјал аф ониа конаки, и бил мошни болин* [V,PM,109]; и: **фăртýна** ~ *фăртýна сă-вíке пóвичке дóш и вéтăр кá ки фáте* [ПДој(129)]; ~ *фатú áдна фăртýна, сè уднисé* [ПК,2(126)]; 2. 'детско летало, змај' ~ *áј-ги дéчката на-тýмбăта си-лéтат фăртýни* [ПК,2(126)]; 3. fig. 'сериозна непријатност' ~ *тú мóлчи-си, нéк вíке óн, фăртýна-ј тáа, ќи-пумúне* [ПК,2(126)].

**фу́рца** f 'четка за чистење кондури, алишта' [СКук(339)].

**фу́ска** f 'долна женска облека, се носи под фустанот, нема ракави; замена за денешното "комбинезон" ' ~ *тó уддóл шо гă нóсăт жéнте фýска гă вíкăме нíă* [ПДој,Ник(118)]; ~ *ти-сă-прăзíрке фýскăта, пудíгни сј-аа дă-нé ти-сă-глéде* [ПК,2(89)]; има *фуска сус батиста* (вид материја) и *штракано кадифе* (мали триаголници од кадифе сошиени на долниот раб од *фуската* како украс' [ТГев(136)]; во Дој: **фуста**.

**фуста́н*** m 'надворешна женска облека' ~ *на-врáтта ми-дăдéа еднó мăшко дéте прăд мéне; му-дăдéх адна кушýл'а и аднá кăрпа и аднá јабýлка. Уф-пунидéлникут пусéстримте ц-сă-ублéчат уф-нивéстини фустáјне, пубрáтимте ус-шăмúјки (тул'бéјне) на-глáвта* [ВГев,С(270)]; ~ *пупăдúáта чéсто пăта сă-нăјдувáла ус-едúн ѕúјн кумшúа. Пóпут нă-мужéл дă-ѓу-пикáсе тóа. Ејн дéн пупăдúата и кумшúата решúле дă-сă-вéнчăт без дă-усéте пóпут. Пупăдúата сă-ублéчăве уф-бéл нивистúнски фустáн* [ВГев,Ѓав(275)];

~" *Не можам да станам, Ил'о, да јотворам] мајка ми леже, Ил'о, ду мене ] фрлила рăка, Ил'о, враз мене] фустан ми зела, Ил'о, пуд неја".]* – *"Сечи фустан, бела Ленко, па ела"* [ТГев(200)]; ~ *Димка си е флегла јуф масăр чаршија] ного си глидала, малце арисала] малце арисала, жлăта ми камуда] она је нусила на Митре терзијче] "Ного ти са мол'ам, кузум баче Митре] ти да ми сушијиш сакмалија фустан] горе сакмалија, доло чадрлија* [ТГев (204)]; *на-нéкоо кирфи́а сјо-чипнáла фустáно* (повредила, скинала) [ПК,2(130)]; има: *фустан сус фрамбели* (карнери - украсен дел на женска облека). Во контекстот што следува називот *фустан* се однесува на 'облека во која се облекува *русалија*' – во групата на **русалии** се вклучува оној што е готов да издржи 10 дена непрестано играње; како прво треба да се снабди со фустан од бело платно којшто има околу 160 бочника (во вид на клин) долг до колената, потоа долг нож (*кăлăчка)* што го држи секој русалија в рака додека игра [ТГев(223)]; ~ *оти не ми кажа, Злато, три дни понапреди?] јазе да ти купам, Злато, руба, мăшка руба] сармалија ли џамадан, ајталија* (што предизвикува страв) *фустан] оти наши са дервенти, страшни ле дервенти] који* (пишува: 'којн') *ки та виде Злато сè пăт да ни чине* [ТГев(94)].

**фустăнела** f 'многу ситно надиплена пола од бело асе, што ја облекуваат русалиите во своите игри' [СКук (339)] од друг информатор со исто значење: **фустáн** (в. таму).

**фу́та** f 'волнен скутник, се носи зимно време' [ПК,2(125)].

**фуф** praep – в. **уф** ~ *и зăпóчнувăт áн да-прáвăт мéжду чéтири пăта. И áнут се-нăпрáуве. И зăпóчнувăт чéшма дă-се-прáве. Кáжа на-мáјстурто дă-устáвăт едня́ кăмáра. Ту́рăт-гу путрéтут фуф-кăмáрта* [ВКук(283)].

**фучеса** pf 'кога ќе настине добиток' [ТГев(94)].

**фучестанос** m (f )'настинка кај овците' – овцата фатена од таа болест постојано дреме, од очите и течат солзи, а ушите и носот се ладни како мраз. Болеста се лекува така што се зема *нишадăр* што ќе се истолчи како брашно и се става во носот на добичето, дел од *нишадăрот* ќе го измешат со ракија и ќе го сипат во ушите. Тановиќ наведува и други називи на болести кај овците: *баба шарка, митил', ќел', брливос, курулук, зазăбица, шап* [ТГев(380)].

**фушки́а** f 'погрден збор за женско суштество' ~ *кýсјо вăлк су-нăвéдăна глáва им-рăскăжáл шó áл гу-нăјдéло, а дру́гите вăлци му-ричéли: "Ни́м сă-кóси, пубрáтиме, ќă-фáтăме тá фушкíја и пăрчá пу-пăрчá ќă-нăпрáвме"* [ВКук(287)].

**фчéра** adv 'денот што непосредно заминал' ~ *клáден адúн кáмен пендесéт хил'áди окú, штóто ни е возмóжну л'у́де да си-фл'áзат. И тогá, като вúде гúздава девóјка, одáри-си рăки от-главáта и си-тијá рéче: "Нéка си-зéмех л'у-штóто да-úсках, когá б'áх фчéра тýкана!"* [ВДр,ГБ(329)]; ~ *са поклони на владиката и седна при негу, фатиха да хоратуват. Сиромахут му вели на владиката: "господине владика, фчера мојто дете кату плачаши на дворут падна от неботу един карагрош"* [V,РМ,38]; ~ *бúх бóлин двáјси дéна, нéмах утúдину на-рáбута, а фчéра утúдух на н'úва, рáнуту пáсих улóити кóлку двá сахáти* [ВБог,Нег(339)] – во

југоисточните говори секвенцата **во-** на почетокот на зборот често се елидира во **о-** оттаму *улóити* (< *вулоити* – со редукција **о** > **у** и елизија на **в-**); и **фчара** ~ *тогас момата рече на татко ú: "тате, сега тинака да идиш нетри, да седниш при негу и да му речеш, ча фчара не можах да ти дам каришлак, ама сега да ти кажа, ча јакушут, што сакаш да си увјахними един на друг, тој беш за да зборувами един на друг"* [V,PM(54).

**фчерашин*** adj 'нешто поврзано со вчерашниот ден' ~ *седна при негу и му вели: "еј господине, вчера јазе, кату бех уморен на пăтју, тинака ми вревиши, пак јазе хич не знајах, дека си нахождах. За това сега ке да ти дам каришлăк за фчерашните работи"* [V,PM(54).

**фăзлá** adv 'премногу, повеќе отколку што треба' [СКук(339)]; ~ *зúм-си-ти, шо ќе-ј фăзлá мóо ќе-ј* [ПК,2 (126)].

**фăкúр** m 'сиромашец, бедник' ~ *зă-грех-еј фăкиро* (изразува чувствен однос = за жалење е сиромавиот) [ПДој(134)]; ~ *фăкúркăта дóда* (именување на постара сестра) *такá сј-ýмре, асрéтна* (желна) *за сè нéш-то* [ПК,2(126)].

**фăлименто** n 'неуспех, банкрот' [СКук (339)].

**фăмúл'а** f 'заедница од крвно поврзани луѓе' ~ *имáло éдно врéме еднá сирумáшка фамúл'а. Тáткуто ум-рéл, имáле éно дéтăнце, утанáл сирáче. Тó: дéте рăстéл, пурăснáл, стăнáл нă-óсум гудúни* [ПДој(154)]; ~ *дујдéме уф-Мăкрú·во, уф-нáшјо чúко. "Ај-гу Пăтăрузмúа". "Здрáво, жúво". "Дујдéте ли?" И сéтне шó ки-живéáм: ут-читăрнáјста ду-шăснáјта гудúна, бéс фăмúл'а. Тéгло. Шо úма, нă-чувéчка глáва сè ки дóјде* [ПДој,Пат(174)]; ~ *трú пăта нă-пăтут ќи-ă-зáприа нивáстăта тáму и ќă-пúтăт кăдă óдă и óна трéбăше дă-кáже кăдă óдă, уф-кóја фăмúлиа, кóј му-и-сфéкурут, сфикăрвăта* [ВЕв,Кр(307)].

**фăнга** f 'лесен удар со трите прсти собрани, зврчка' – бронката *чимичок* што се јавува на очниот капак ја лекуваат на тој начин што ќе ја потријат со лук; освен тоа има и празноверие: штом ќе сети дека се јавува *чимичокут* треба три пати да му удри **фăнга** (лесен удар со трите прста собрани, зврчка) [ТГев,232].

**фăндáк** m 'поголема количина сува трева врзана (стегната)' ~ *едúн фăндáк тéже ýкулу 12 óки* [СКук(339)]; ~ *дунцéх áјн фăндáк сéно, јóнца* [ПК,2(126)]; – кога сеното по *намлиите* (искосен ред трева) ќе се исуши, се собира во *капици* и потоа ги врзуваат во *фандаци* со 'ржани класја или со трева *топалак*, за да може потоа да се товари на кола [ТГев(343)].

**фăнела** f 'материја бархет' [СКук(339)]; во струмичкиот говор значи: 'долна облека, поткошула'.

**фăндýзи** pl. 'специјални чаши, се ставаат по телото на измрзнат човек' [ПДој,Ник(136)]; ~ *фăндýјсто сă-фáштăт зă-мăриша, тăкá о-вáдăт студинúлто* [ПК,2(76)]; ~ *ќи-тý-риш мáлчко бубáјк уф-фăндýста, ќо: -зăпáлиш и ќа:-клáдиш на-гăрбо, óна ќи-сă-зąпúи зą-снáкта. Тăкá, тăкá ќо:-нарéдиш цéл'оо грăп* [ПК,2 (126)].

**фăнугрáф** m 'музички инструмент, грамофон' [СКук(339)].

**Ф(ă)рдовски Хан** top. – на патот Солун – Малеш најлошо место каде што карваните (кирациите) биле често напаѓани од *читаци* (арамии) се наоѓало во еден теснец меѓу

селата *Гавал'анци* и *Драгомирци* (Кукушко, на источната обала на *Арцанскио Ѓол'*) се викал (во минатото) *Фрдовски Хан* [ТГев(416)].

**фӑрке** impf 1. 'со фрлање отстранува, изместува нешто' ~ *кăрпăло́к* (= земјоделска алатка) – *о́на не́ј це́ла, о́на-ј куту буне́ла, и́ма куту рăго́ве, ро́шки. Сă-употре́буве зă-ве́јне нă-вра́о дуде́ка и́ма сла́ма, ус-н'á сă-фӑрке* [ПДој,Ник(122)]; ~ *си гуво́рăт "А мо́ри ба́бо, ве́ле, не́ли-ј срăмо́та и грăо́та уд-чуве́ците тăко́ф дă-мă-гле́дăт. Оди, му ве́ле, мă-зăко́пи та́м уф-буни́шчăто, буни́шче ви́кăме ни́ ѓу́брăто де́ка о-фӑркăт"* [ПДој (144)]; 2. 'мавта со крилата, лета' ~ *оти́де и биwка́ринот да ги пасе́. Куби́лата са чини́ јариби́ца сос јариби́че и фати та́мо да си фӑрка по трăнету* [V,РМ(117); 3. изр.: **фӑрке ифтира́** (= неправично обвинува некого) ~ *то́о па сѐ нă-ме́н гă-фӑрке ифтира́та* [ПК,2(53)]; пог.: **во́ло ри́и, пӑрста** (земјата) **нă-гӑрбо сја́а фӑрќе** (= лошите постаки со другите ни се враќаат како бумеранг) ~ *не́куј шо пра́ве ло́шо нă-дру́г, ло́шо нă-не́го му-сă-вăри́не, сă-врӑште, нă-сӑј сă-врӑште* [ПК,2(155)].

**фӑрле*** impf 1. 'кога некој со движење на раката отстранува од себе некаков предмет' ~ *И – киниса́ле да бе́гăт. Фӑти́ла дạ-и-прăфтáсăве та́а, мо́мта шо ја́де. Фӑрли́ла сто́мнăта – сă-чини́ла во́да – нă-мужа́ла дạ-ј-фта́се. Прăпл'ува́ла пá пумина́ла во́дта* [ВГев,М(269)]; ~ *"Бра́те, фӑрли, ре́кла се́стрạта, бри́чут, дạ-сă-чи́не о́стри ка́мăјне, дạ-нă-мо́ж дạ-нă-сти́гне. Они пá бе́гạт. Ко́а дạ ви́дạт – пá зạд ни́х и́де. "Фӑрли, ве́ле, се́стро, ча́шил'ут, дạ-сă-чи́не гӑста го́ра"* [ВГ,С(269)]; ~ *Уф-пито́кут нạ-ве́чăрта, спрути сӑбутта, со́јут сӑт ќи-сă-збе́ре. Ќи-ти-чи́нат тисли́м рўăбта, ќи-фӑрле та́ткуто ичуме́н и бубаќе́рно се́ме уф-куфче́гут и па́ри. Ми-ј да́ве га́јре, ала́л ми-ј чи́не* [ВГ,С (269)]; ~ *сạ-грạбна́ле и Ѓу́птино пọчна́л да и-биле́е о́чте, а змéо гọ-пита́л шó то́лко сạ-куко́те. Во́а му-ọдгọвọри́л о́ти гле́де нạ-ко́ј ри́д дạ-гọ-фрле* [ВГ,Мир(272)]; 2. 'посоли некаде нешто ситно' ~ *за-ина́ тапса́ баклава́ три́ прăста́ ина́ ука́ ш'иќе́р, идна́ ука́ ме́т, ука́ и пулуви́на бра́ш'ну... да-с'е́тн'а за-в'е́нат крӑнго и миха́лката да-зафа́ти да-то́ч'и и ба́бата и ле́лата за-да-прусти́рат ино́ ли́сту на тапс'а́та и удго́р'а фӑрл'ами на-врӑх ли́стуту ич'или́к* [ВБог,Су(342)]; 3. 'стави, спушти' ~ *"Не можам да станам, Ил'о, да јотворам] мајка ми леже, Ил'о, ду мене ] фрлила рăка, Ил'о, враз мене] фустан ми зела, Ил'о, пуд неја".] – "Сечи фустан, бела Ленко, па ела"* [ТГев(200)]; ~ *да ки јоде Трена на Бел-Дунав] да налије Трена студна вода] да наваде Трена цвеќе рано] дека ваде Трена рано цвеќе] нападна си е тешка дремка] тури глава Трена уф бусилче] раци фрли Трена на каранфил* [ТГев(172)]; ~ *Тогас фати тјанака, ошти как са качиши, скинала две јабăлки и ги фăрли аф гаштите и, тојнака после салдиса рăката да побара нешту, али фатил јабăлките аф гаштите* [V,РМ(71)]; ~ *пак мајка ѝ: "ух керку, што ти најди това вечер таму?" Дека зборуваха, пак тојнака га притисна, и зедноч тјанака фăрли рăката и на врăх папламата* [V,РМ,34]; 4. 'намести' ~ *му ве́ли: "а бре́ си́нку... сега́ ти порӑчувам: ету то́лко пари ти оста́вам,... а́ма да си отво́риш о́чите,... зашто́... аку фа́тиш,*

*синку, сос тиáнсфо... та сетни не ти чáка друго, сáмо... да фӑрлиш еднó вӑжи да си обéсиш"* [V,PM(7)]; 5. 'исфрли нешто некаде' ~ *и такá чинúха, гу фӑрлúха аф среду морéту и му земáха сúчката стóка... а тýка да си одáви, а тáмо, далгúте гу извадúха, гу фӑрли морéту на суху* [V,PM,8]; 6. 'истури' ~ *кату чиниха здраво живу, фати царјут да гу пита на ѓјадоту: "зашто, ѓјаду толку забави?"* – Ах, *синку* , *на воденицата јазика л'у отидох, земах редо, фӑрлих житуту, гу мелих, ама на пӑтјут сам са исмамих"* [V,PM,55]; 7. 'пука со оружје, или со стрела' ~ *дојдé врјáме, узрел'áа јáбалките, ки дóјдиши лáмјата, ги јáдиши јáбалките. Фатúа цáрјувите сúнови да га чýват. Отúде гол'áмојут сúн да чýва. Дојдé лáмјата, си оплашú да фӑрли, побегнá и лáмјата* [V,PM,135]; ~ *Тýрците нóго пáкус прӑвúа, запалúа сéлта, запалúа нóго нӑрóт, нóго нӑрóт измрé тугáј. Тугáј áс бих уф-нúх, уф-вујчúнне. Вујчúна кá зéе дӑ-фӑркăт, дӑ-пýкăт, сӑ-пулупú, умрé нӑ-мéстто, умрé éште* [ВКукМал(289)]; ~ *јуф село влегла, бајрак развила] хајде Јанке, за вода да та пуведам ] дивојчице малечка, да та пол'убам!] бајрак развила, пушка фрлила* [ТГев(290)]; ~ *му вéл'ат: "гу видéхми, от тýка промцинáха, áма тúнака не мóжиш да ги стúгниш, туку нá, да ти дадéми една стрјáлка, áма што да вúдиш да намјáриш; áма да не фӑрлиш да гу ýдриш* [V,PM(116)]; 8. – **(се)** 'се придвижи со скок, односно се нафрли некаде' ~ *нӑ-прáзнико Вудукрӑс, Водúци, крӑсто сӑ-фӑрле уф-рéкта, пó-здрáви чувéци нӑ-гáшти сӑ-фӑрл'ат до:-фáтат* [ПК,2(32)]; ~ *ама тојнака беши млогу хитӑр да а побегнал: приз пенџерината скокна, са фӑрли на долу, и така остана кепиту му на удајата* [VPM,34]; ~ *Бигáјки пуминá уддéка ӑднá вуденúца. Глéде прӑд-вуднúцта ӑднá тáва сус-кáша. Лисúцта ӑ-грӑбнáла тáвта и сј-ӑ-истурúла кáшта врӑз нé:. И вӑлко ӑ-стигнáл и а дӑ-сӑ–фӑрле врӑз нé:, и óна фӑтúла дӑ-óхке* [ВКук(286)]; ~ *óколу срет-нóќ мéчката úде. Офча́рските кучúња са-разбéгават, а малéчкото кýче ѝ се-фрлúло на-врáто на-мéчката* [ВГев,Мир(273)]; ~ *"Кӑ-рикóме? Кóа ќи-сӑ-сфáл'ӑм јáс тугáј ќи-јáјме двéте зáјно". Мéчкӑта рӑзбúра?! Си-јáде пáк. Сӑ-нáл'ýти слéпјут и ут-крýша нӑ-мéчкӑта узгóре му-сӑ-фӑрл'а* [ВКај, Тр(324)]; 9. – **(сӑ)** 'побегна' ~ *утúди устрéди у-óрмӑнут нúгде. – "Урви-сӑ дóлу!", вéле. И му-зéва флóринут. – "Аман, вéле, шó сáкӑш зéвӑј, устáј-мӑ жúва!" Му-гу-зé флóринут и сӑ-тóкме д-ӑ-зӑкóле и вá мисичúнта удрúла. И зéва тúа дукáтите шу-и-имáше тá и áјде у-дрýга дӑржáва сӑ-фӑрли* [ДК,Ран(139)]; 10. **a.**'стави храна, во случајот зрна' ~ *ут-тáм, фӑрлúла нӑ-кукóшките чинúца. И фӑтúле дӑ-сӑ-кá-рӑт кукóшките кóј кáк дӑ-чóпнӑт. Пӑтéло уддéл, фӑтúл: "Кó, кó, кó, рӑчéл, сúте кукóшки ки-вӑ-збéрум, áма нӑ-едúн не-дáм до:* (< да го) *чóпне зӑрнуто"* [ПДој(153)]; ***б.*** 'подаде храна со фрлање': **му-фӑрл'ат кут нӑ-кýче** *(óт нé-ј нéјно)* – веројатно станува збор за дете од друг брак [ПК,2(178)]; 11. 'кога од женското животно ќе се отстрани плодот што го носи' [СКук(339)]; 12.'кога некој игра хазардна игра, комар' ~ *такóф ин éј кóрӑно, и тéјко-му фӑрлиџе* [ПК (Гӑр)]; 13. – **(сӑ)** 'брзо слетува' ~ *пúле,*

*по́мӑле́нко уд-гӑлӑп, цӑрӑн и цӑрве́но-си́во. Ка́ ќи-ви́де ми́ш сӑ-фӑрле кут то́пка* [ПК,2(58)]; 14. 'пие алкохол на брзина' ~ *флизе́јте да-фӑрлиме пу-не́каа ча́ша... а́к не́ фӑрл'ум а́дна-две́ не́ кини́сувум на-рӑбо́та* [ПК,2(126)]; [СКук(339)]; 15. изр.: **си фӑрли́ о́чите** (= погледна) ~ *Се́де нӑ-ӑнӑ-плӑни́нка и сӑ-чу́де шо́ дӑ-пра́ве, не-знӑе де́кӑ дӑ-фа́те. Ле́же та́м пуд-ӑнӑ-се́нка, ко-пу́ле та́му ӑну-пи́ле ци́фка нӑ-ӑнӑ дӑрви́че и во́ ко-си-фӑрле о́чите, пу́ле та́му ӑнӑ-зми́а* [ПК,2 (209)]; ~ *и сӑти л'у́ди си пича́лиа да сӑ фа́тат ут не́гу, за́што му бе́ши лекуви́т мо́шни и сӑти и леку́ваши. Па о́н си фӑрли́ о́чите на Учени́ците, ве́лиши: Блазе́ му на сирома́сите, о́ти Господи́нова ца́р-штина ни́нја* [MV,K(302)] – во контекстот има уште еден случај за нерегуларната употреба на предлогот **ут,** овој пат наместо 'за': *пича́лиа да сӑ фа́тат ут не́гу*; **фӑрли́ ифтира́** (= наклевети некого) ~ *ни́м фӑрли ифтира́та нӑ-не́го* [ПДој(133)]; **зана́ато му-фӑрле** (= има голема добивка), *думӑки́н се́-ј и у́буво сӑ-нариди́ли* [ПК,2(126)]; **не́-сум фӑрли́л ка́мин** (= не сум се откажал, одржувам контакти) ~ *о́дум и уф-гуле́мјо си́н ча́т-па́т, ка́ не́-ќ-о́дум, не́-сум фӑрли́л ка́мин* [ПК,2(181)]; **кӑч фӑрле** (= се прави важен и незаинтересиран за нешто што е вредно; буквално: се прави дека не сака да земе месо – бут) ~ *уста́в-го са́мо кӑч фӑрле* [ПК,2 (66)]; **фӑрли́ де́тто** (= абортира) ~ *фӑрли́ де́тто сја́а мо́ма ќи-м-сӑ-пра́ве* [ПК,2(126)]; **фӑрлиха даванина** (= ги обложија луѓето со даноци) ~ *му ве́л'ат: "ама́н бра́те, това́ не́шту ко́лко гро́шови гу те́раш, ни́а да гу купими!" Тога́с то́јнака им вели: "петстоти́ни хил'а́да гро́ша га те́рам". Тога́с они́а л'у́ди фӑрли́ха давани́на на си́чките се́ла, собра́ха пет стоти́на хил'а́ди* [V,PM (109)]; ~ *му ве́ли на ца́рјут: "е́ј дја́до, това́ гу чини́х, за да позна́иш ча на́ царчи́ната тво́ја и́ма сирома́си и бога́ти, што́то си́чките пла́штат една́ давани́на требу́ва спрӑти си́лата и спрӑти има́ниту да си фӑрли и давани́на"* [V,PM (115)];– во контекстот зборот *сила* е употребен со значење на 'можност'; **фӑрли милос** (= засака некого, нешто) ~ ... *и вели: "да видиш, цанӑм царица и моја керко, тованака пепелјаров син два пӑтја пусна га мајка му, зема нашут ахтар". Туку да знајте: "јазе фӑрлих милос каде негу и сакам да гу чина зет"* [V,PM,49]; **фарли́ Го́спот ка́мин от небе́ту** (= удри гром) ~ *ама Го́спот позна́ не́говата клеве́та, и затова́ на средја́ пӑтју си заоблачи́ небе́ту, вати те́шко да грами́ и да лӑска. Та́му на пӑтјут фарли́ Го́спот ка́мин от небе́ту* [V,PM(16)]; со исто значење: **са-фӑрли гро́м** (= удри гром) ~ *и тама́н ага́ б'е́ше на-врата́та на-пештере́та, и нат-не́к от-го́ре до́јде дру́гие о́блак и пугӑрм'а сас-о́ган, са-фӑрли гро́м та па́дна та ода́ри зми́јета* [ВДр,ГБ(328)]; **мӑрсо́л'о дӑ-н-сјо фӑрлиш нӑ-н'а́а** (се кажува кога се сака да се оцрни некоја личност) [ПК,2(179)]; **фрле уф огин** (= кога човек ќе добие висока температура) – ако **треската** (грозницата) доаѓа со студенило, треба да се причека, па кога *ке фрле уф огин,* т.е. ќе се качи телесната температура тогаш болниот треба да се напие лута ракија во која има ставено мелен црн пипер (народско лекување на треска)

[ТГев(229)]; **фрлено проклетство** (= анатемисано) – ако некое дете на смртниот час многу се мачи, тогаш народот мисли дека некој од постарите во семејството има направено некаков злочин и поради тоа на нивната куќа има *фрлено проклетство* [ТГев(249)]; **пушка фрлила** (= пукнала со пушка) ~ *јуф село флегла, бајрак развила[ хајде Јанке. за вода да та пуведам[ дивојчице малечка, да та пол'убам![ бајрак развила, пушка фрлила* [ТГев(290)]; ~ *ој ти бабо, стара бабо, нерӑзбрана! мојта жена, стара бабо, пушка мӑликера[ мојте деца, стара бабо, ситните куршуми[ кӑди-фӑрл'ӑм, стара бабо, назӑт не-си-гредӑт* [ДК,Бош (156)] – во контекстот се забележува гл. **греде** 'оди, доаѓа', што не е присутен не само во македонскиот, туку и во стандардот на соседните јужнословенски јазици, исклучок прави само словенечкиот, но и таму не се среќава во цела парадигма. Заклучокот е дека се работи за архаизам со прекинати изоглоси; ~ *стани ми, стани, тенка Ванѓелино!] којна да напојиш, којна да назобиш] другаре ми врват пу бели друмове] тенки пушки фрл'ат, абер ми чинуват* [ТГев(177)] **фӑрли бој** (= порасна) [ПДој(116)]; **фӑрле чифтина** - основно значење: коњот или магарето удира со двете задни нозе', fig. ~ *некуј сӑ-фале: шоо ќи-нӑправум, воо ќи-нӑправум, ама л'ујто знаат оти само сӑ-фале, фӑрле чифтина* [ПК,2(209)]; **фӑрли камин гаареe** (= го нема да дојде, воопшто не се појавува) ~ *ич вӑ-нема дӑ-дојте, фӑрлиите камин гааре* [ПК,2(209)].

**фӑрл'ạн*** adj 'нешто отстрането, отфрлено' ~ *куга ги-исфӑрлила сиите риби, рипнала ут-колта. Мӑтрӑ-пазо ништо не пикӑсал и гинишгиниш си-вӑрвел понӑтӑка пу-пӑто. Лисицта си-ги-збрала фӑрл'анте риби и си-ги-уднисела дома, уф-нејнта дупка* [ПК,2(209)].

**фӑрл'увајне** n 'начин на фаќање риби' – летно време по некој силен дожд, кога Вардар ќе се замати таму каде што водата брзо тече (се викаат *брзјаци),* односно таму каде што водата се врти (се викаат *дунимечи)* се фрла мрежата што се вика *сертме.* Тој начин на ловење риби се вика *на-фӑрл'увајне* [ТГев (393)].

**фӑрл'уве** impf 1. – в. **фӑрле** ~ *то:-ј тенко камӑнче, куту деца ги- фӑрл'ува:ме* (објаснување за називот **лимпирида**) [ПДој(129)]; 2. изр.: **си фрл'уват ждрепче** (кога треба нешто да се подели, а нема можности за сосема точна поделба, тогаш приближно работите ќе се поделат на делови и се **фрла ждрепче)** – *па на кого што ќе му падне* [ТГев(293)]; **некуј адӑм фӑрл'уве** (= чекори) ~ *тӑмам нӑближуве, питуве па некуј: "Та:-ј ли царскӑта пӑлата?" "Та-ј". И сӑ-рӑзвикуве: "О-о доктор, о-о доктор", вике. Па оде, некуј адӑм фӑрл'уве, па вике* [ПДој(148)]; сп. верување: во семејство во кое децата умираат, новороденчето (за да остане живо) *гу фрл'уват* – бабицата го носи и го остава на раскрсница, потоа доаѓа мајката и скриена чека да помине некој што ќе го најде бебето и таа ќе го откупи *за три златни аспри* [ТГев(121)]; – детето што *не виреје* (не напредува) се лекува со баење, или *"гу фрл'уват на зора":* во сабота рано наутро *прајасина жена* (таа што престанала да раѓа) ќе го изнесе детето надвор и кога зората ќе забели три пати ќе го подигне

во вис, ќе се свртe кон исток и ќе рече: *"На ти зоро болно шилеже – дај ми здраво"*; утредента ќе го однесат детето в црква, ќе го остават на земја и свештеникот со причеста ќе помине над него [ТГев (123)].

**фăрмáк** m 1. 'отров'; 2. fig. 'нешто што многу горчи' [СКук(339)].

**фăрмăсон** m 1. 'од редот на масоните (франк)'; 2. 'многу лош човек' [СКук(339)].

**фăрсú** adv 'во голема мера, совршено' ~ *óн знáе фăрсú тýрцки* [СКук (339)]; ~ *áс знáм фăрсú ѓýпцки оти уд-маленка играјáх ус-аднú ѓýпчички шо сéдаа ду-нáска* [ПК,2(126)].

**фăртóма*** f 'подебело јаже' ~ *и сă-чýдăт: "кóј дă-сă-пýшче у-дýп-кăта?" Е-áј сă-лăфúле дă-сă-пý-шче тó гулéмиут. "Аку дóе рéт дă-úма дóлу нéшчу – рéкăл гулé-миут – јáс ќă-ă-зăтрéсăм фăр-тóмăта"* [ВВ,Крон(311)]; ~ *му-вúка: "Шо прудáвăш, ма бáбо?". – "Абăлко! Е, чýпо, дă-ти-дáдăм?" –"Ами кăк, нă-мóжăм... Врáтта зăтвурéна-е, пинцéрте зăтвóрни-сă", му-рéкла –"Е, му-рéкла, дáли úма нúку фăртóма тáму?" Имáла иднă-фăртóма* [ДК,Дур(148)]; ~ *é, нáм, шó, фáјќăт му-уттигнáле иднă фóртума, а уттигнáле зă-дă-нé вăрвăт. И тáа Мăрýшка дáм у-тá фóртумта, сă-рăскăрáле, сă-рăстăркăл'áле, сă-рăзбурúле* [ВМ, Цăр(320)]; ~ *тó ут стрá, сă-кáчфа нă-иднă-крýша. Грéдăт чáфките. –"Амăн, брáте, тă-мóл'ăм". – "Арно", му вéле. Сă-урúва. "Ама нă-крáј дă-бéгăш!". Нă-мéчкăта му-вéле и сă-урúва дóлу, си бéре рóшки. Бéре рóшки, е, зăкáчфа чи-тúри кóјл'а, ă-вăрзва мéчкăта лéпо су-фăртóма* [ДК,Лип(119)] – во контекстот е засведочен лексичкиот архаизам **лепо** 'убаво, во случајот добро', сп. во српскиот јазик.

**фăрц** interj 'се однесува на звукот што прави кога некој на брзина ќе замине' ~ *Вăлците сă-глéт и сă-прáвăт фудýл сус-нóвте пáшки. "Е, сéга – им ричéла – лисúцта, дă-нăвáл'ме ăдúн гулéм óјгин и дă-вúдме кóј ќо-прăскóкне. Нăвăлúли óјгин и лисúцта пишúн фăрц, скукнáла* [ВК,П(287)].

**фăтлúа** adj 'тој што убаво и успешно работи' [ПК,2(8)], сп. **úма фáт** – скратена форма во која се чува глаголската основа (со исто значење).

**фăрчи*** impf 'кога се создава шум при брзо движење' ~ *Јана платно тка-је[ скрипчијна ји фрчат[ куту на плакајне[ Јанина свакрва[ Јанина јатрва* [ТГев(328)].

**фăштéн** adj 'допрен, докоснат (во случајот облечен)' ~ *фăтúла дă-вúка: "Фустáни прудáвăм, фус-тáни зă-чýпи!" И чýпăта пáк: "Еее, мăри бáбо, шó лéпо фýстăн-е, ма нă-мóж дă-гу-зéвăм, зăтвурéна сум нăтре". – "Нúку фăртóма áко úмăш ќи-ти-гу-дáдăм". Гу-зéла фýстăнут, бúте нé бил фăштéн – умрéла* [ДК,Дур (148)].

**фăшкúа** f ~ *тăкá сă-вúке нă-нéкаа жéна шó-ј шáрăт óчте, шó óде пу-чýзди мăже* [ПК,2(126)].

# Х

**ха**[1] pron – кратка фор. за дир. предмет од заменката за 3 л. мн. ('тие'), наместо 'ги' ~ *ха-тувáр'ạха двáта кóни мисúр и идúнајут кóн' гу-јáхна д'ắдуту и тръгнáха да-си-пóјат. Нóс кóн', шу-јáхаш'и д'ắдуту, пáдна на-пắнт'ут, пукнá кóн'ут. С'éтн'ạ вилú д'áдуту; "Какó чýду стáна тýс?"* [ВБог,Вис(340)]; ~ *тогас дјадото ха благослови магаринтате, станаха пак двамина човеци и му рече: "што сте виа мои сина?"* [V,PM,180].

**ха**[2] interj 'изразува изненадување' ~ *Кугá дујдéл ду-лисúцта, глéде ýмрăна лисúца нă-пắто. Сă-свăлúл ут-кóлта, ă-ритнáл* (пишува: 'рипнáл') *лисúцта, тá нé мăрднýва. Сăзăрăдувáл и си-ричéл: "Хá, тăмáм мóјта жéна нéма ќýрк"* [ВКук (285)]; ~ *му-вúка: "Хá, гáзда, шó си-чýдиш?" "Ќá нéшту дă ми-јáдă. Јá сăм пручуéн нă-цéл свéт. Кóа ќи-чýјăт жéнта ми-бигáла, кăд óдăм јáс. Знáчи нéмăм нúкăкво чéс"* [ВЕв,Кор(305)]; **ха-ха** – кога се изразува потсмев ~ *му-вúка нăтá пăрвăта: "Ајде жéно, кóа ќеспрéмиш зă-вóјскăта áлишта?". – "Хá-ха, мắжу, тó нă-лýди гудúни се збóри!"* – **хе-хе** ~ *одма дрýгăта: "Ајде жéно, кóа ќе-прáвиш ќибúјна зă-вóјскăта?" – "Хé-хе, мắжу, шó те глéдăм, ричé, тúја нă-лýди врéмијна сạ-збóрăт!"* ]ВЕв,Кр(301)]; ~ *"Кóлку пáри сáкăш зă-вó-дéјту?" – "Иднó милиýн". "Ех, хé-е, ричé, иднó милиýн. Тýа нăнáки зă-пéтстóтини ил'áди се-прудáвăт, ти милиýн сáкаш"* ]ВЕв,Кр(304)]; **хи-хи** ~ *тојнака отговори на неа: "сос пари не ги продавам, туку сос едно"ха-ха!" и едно "хи-хи!" и една паница просо"* [V,PM,72].

**хабéр** (и: **хабáр**) m 1. 'порака, вест' ~ *éту еднú хајдýти излéзоха от ормáнот, гу земáха дéтето и му вéл'ат: "а брé сúнку, нéмој úмаш грúжа, ми те-ј стрáх! нúа нé ти чúними нúшту, л'у ки прáтими хабéр на тáтко-ти, да ни прáти пáрạ"* [V,PM,26]; ~ *кату чу така царјув син, турил закон, момите да идат на војска да са бијат сос јунаците. На сички това хабер отиде, на сичките страни* [V,PM(71)]; 2. изр. **хабáр нéма** (= не реагира, не забележува) ~ *кату видéха такá дрýгите гимиџúи, земáха сúчки кóј сáбја, кóј дăрво, јуштúсаа на врăх нéгу да гу отéпат. Те кóлку одрúјаха, тóј хабáр*

*нéмаши* [V,PM,24]; **дадели хабáр** (= известиле некого) ~ *óт двé-трú днú пóсле проминáли еднú нéгови сел'áни, гу најдóа џифаџџиата на пăтју утéпан, гу познáли, гу зарúли, пóсле тúдоа на конáќут, дадели хабáр на пашáта* [V,PM,27]; ~ *и бабата му и рекла: "сину, утри, как да и, хабар ти давам јаз". И така бабата утрината излела с куконата да седи на пенџ'арите, и сиир да чинат* [V,PM,165]; **дошел хабар** (= пристигнала наредба) ~ *и на оние дена му дошел хабар да собере аскер, да појди да си биј с три крал'уви, и хазир си чиниха* [V,PM(159)]; **пуснá хабéр** (= извести за нешто) ~ *И пáк отúде, земá од дрýгата смóква, га дадé накýси, и пáк са чинúла прилúчна цáрјува мóма. И тогáс вéки чинúха свáдба гулéма, пуснáха хабéр на цáрјут* [V,PM,29]; ~ *и отиде мајка му на царјут, миниха мишан, чиниха малук армас, и са чини голем радост и на двете страни. И после два-три дни царјут пусна хабер на зета му да дојди* [V,PM,49]; ~ *де проминá млóгу врјáмја, типăра от цáрјут хабéр дóјде, сéкој мăж на вóјска да úдат. Тогáс и товá сиромáх хаџúа станá и отúде на вóјска* [V,PM,129]; со исто значење: **хабер отиде** ~ *кату чу така царјув син, турил закон, момите да идат на војска да са бијат сос јунаците. На сички това хабер отиде, на сичките страни* [V,PM(71)].

**хавуз** m 'фонтана' ~ *бáбата отúде нетри, земá жéнски дрéхи едúн такăм, гу примени и гу земá нетри дéка бéха мóмите. И тој седнá на едúн крај, ча мóмите при едúн хавýз едни пéсни пéиха, други свúрка свúрјаха* [V,PM,9]; ~ *и тој га вéли: "Амáн жéну, кату сми аф таја темнúца, не мóжими да са вúдими. Ама јазе кату ти познáх от гласóт, ча си тúнака мóјата пăрва л'ýба, што са л'ýбахми аф хавýзот сóс мýзиките"* [V,PM,11].

**хазирлăк** m 'среденост' ~ *и кату отúваа на пăтјут, Кúра Мáргу нá цáрјут му вéли: "цáрју свáту, јáзе по-напрéт ки си úдам, хазирлăк да чúнам. Вúа дéка ки вúдити сúн дúм, чéрни кáдови, царвéн плáмин, тáмо да дóјдити!"* [V,PM,140].

**хазна** f 1.'место каде што се чуваат многу пари, злато' ~ *ако му кажеш, мени ки ми загубиш и ки кинисаш по мени да ми тераш, хазна алтăни ки харџиш и железни стап колко иглин врăх ки остани* [V,PM,90]; ~ *по дно времја имало един богат човек, с неколко хизмиќари завратјаши, и един кумшиа имал негов, штото лафови продаваши и наберал хазни алтини* [V,PM,168]; 2. изр.: **стăпна хазна** (= дојде до можност да земе многу пари) ~ *јáзе сос зóр не ги земáх, вúа гу дадóхти на тел'áл вáшто имáни, и јáзе гу купúх сос парúчки. Тогáс брáт му му вéли: "тúнака, тóлку пáри што úмаш, úли нéкоја цáрска хáзна стăпна или најдé нéкоја магазúа цáрска"* [V,PM(16)].

**хазнатар** m 'тој што ја чува **хазната** (= богатство)' ~ *и тóј га пýсна на мáјка му пóнуда. Ама јáзе, кáк ти видéх, ча си мóшни бóлин, ти га дáдох на тéбика. Кату чý такá цáрју, му дадé еднó тескерé и му рече: "иди на моја хазнатар, да ти дадé за калúнката парúте!"* [V,PM,109]; ~ *земá и тóј-нака тескерéту и си отúде нá хазнатáро, му дáва тескерéту. Тогáс хазнáтаро му броú едúн мил'áун грóша* [V,PM,109].

**хазăр** adj 'спремен, готов' ~ *свéкăрут ќе-отúде у-мóмата на-годúна, на-*

*половѝна, кóга ќе-му-пáдне пӑ́т. Ќе-кáже свéкӑрут: "Ќе-дáјш мó-мạта, за-ф-недéл'а свáдба да-прáвиме?" Тáткото на-мáмạта ќе-одговóри: "Мóмạта хазӑ́р-е"* [ВЕв,Ба(288)]; ~ *му рекóха на граматикот: бá господѝне, не требýваши тѝнака да доѝдиш на нáс, нѝа сáкахми да дóјдими. Ама сегá, што си дошéл дур тýка, и нѝа хазӑ́р ги ѝмами пáрите, ки ти ги плáтими* [V,PM,20]; ~ *тóј отговори му: "брáт ми сáкаши да дóјди сегá сóс мéника, áма ѝма тáмука да зéва да дáва верисента... ми дадé на мéника пóстел'а, пéрници, едно дрýго да чѝнам хазӑ́р"* [V,PM,19].

**хаи́р** m ’корист од нешто’ ~ *му вéли на хизмиќáрите: "е сѝнку, јáзе му дáдох стóката на нéгу, хаѝр да вѝди; áку е стóката мóја, когá да é пак ки ми га докáра, áко не е мóја, хѝч нéкам да дóјди"* [V,PM(14)].

**хаирси́з** m 1. ’несреќник’ ~ *о-тáмо грӑнчáринот и ширлаанџѝата отѝ-доха на кадѝата, даваџѝи са чинѝха, сáкаха имáниту от барлѝвојут. Кадѝата му вéли на барлѝвоју: "заштó си чинѝл такá тѝнака, брé хаирсѝз, му расѝпа имáниту на тѝа л'ýди?"* [V,PM(127)]; 2. ’нешто што носи несреќа’ ~ *господаро извади, му тури на един куп пет хил'ади грошови и на един куп пет пари и му вели: "ади сега, котрии сакаш, ониа земи!" И он му вели на господаро му: "господине млогото са хаирсиз, пете пари ке да па-ри"* [V,PM(108)] – југоисточните говори, како периферни не само за македонскиот, туку и за словенскиот јазичен континиум, обилуваат со голем број архаични зборови, што исчезнале од стандардниот јазик, но затоа присутни во подалечните словенски јазици, пр. од контекстот: **котрии сакаш, ониа земи**! ; сп. рус.: *который*.

**хај** part ‘ајде’ ~ *"Си-жéни óн, скóро дӑ-си-óдиш". "А-аа, дӑ-ми-тéпа". "Нéма дӑ-ти-тéпа, му-вѝка тóј дéјту, јáс сӑм тýка. Хáј пу-мéне", и му ӑ-нóси дóма* [ВЕв,Кор(306)]; и: **хат** ~ *и катó си-отѝде, запѝта-е нéхина стáра мáјка и нéхин си-тáтку: "Кáк си-дóјде, мѝлно чéду? Кáк та пýсна клéти змѝју?" И т'á хми-рéче: "Има Госпот за-сичките" И си-рéче на-нéхини брате: "Хáт да ѝдем"* [ВДр,ГБ(327)]; **хеј** ’ ej‘ ~ *ка си дуна сечко* (народен назив за м. февруари) *един ветар и дош, ка си зафати една лапавица, хеј море, хеј, чувек уд студено уф-мишиџи дупки да са напике* [ТГев,13]; и **хе** ~ *Хе, кој је куту Госпуд! Ако саке не му е мӑка!* – со овој израз се сугерира на болниот да не губи надеж и дека ќе оздрави [ТГев (248)].

**Ха́јкова Ска́ла** top. ’место со карпи, на југозапад од Г. Броди. Серско’; J, Иванов укажува на фам. име Хајков [ЛИ,Ми...(212)], а фигурацијата на земјиштето упатува на дијалектниот назив **скала** (= голема камена маса, со еднородна структура) – РМЈ.

**хајдама́к** m ’неработник, невоспитан’ ~ *тогáс тáтко му фатѝ нá мајкá му да вéли: "é жéну, глéдаш ли товá нáшио господáр штó чинѝ нá нáз? Дéтето, от нéгу себéп гу чинѝхми хајдамáк ету сéга кату си нарáсти неќé да рабóти"* [V,PM,150]; ~ *отѝде на господáро си, му вéли: "áх господáр мóј, дрýго нé чинѝ на мéника, амѝ дéтето ми гу чинѝ хајдамáк сóс тéзи твóите сколѝи"* [V,PM,150] – во контекстот во вокативна конструкција се среќава

номинативна форма, што се третира за влијание од балканските јазици: **му вéли: "áх господáр мóј".**

**хајду́т*** m 'разбојник' (во случајот) ~ *"ту́ку стáни от ту́ка – му вéли едúнојут – éла да úдими аф мóјта кa̋шта, да сéдиш, дур да чúниш таксúл тúа пáри! Немóј сéдиш ту́ка на хáнот, ча ту́ка е лóшу мéсту: úма дјáволи хајду́ти"* [V,PM, 20]; ~ *"јаз, брáтку, кату́ тéбе бéх таксилдáрин, и ме најдóха еднú хајду́ци, ми соблéкоха и ми земáха сúчко"* [V,PM(21)]; ~ *тогáс тóј извадú от дисáкот му едúн такa̋м по-ветки дрéхи, му-дадé на гóлојут и му вéли: "нá ти тúа дрéхи, óблечи си и éла тúнака сос мéни, да úдими дур на хајду́циту!"* [V,PM,21]; и: **хајдута** ~ *и о-таму отиде, сос стар хајдута, стар Хајдара, си задружи, и еднoч си собраха четириjси душа харамие* [V,PM,76].

**хак*** m 'заработувачка, награда за некаков подолг ангажман' ~ *и л'у са ожениха, тјанака имаши от хако и по на двеста гроша, му а даде на негу и тојнака кату излези на пазарјут и чул да продават едни ниви и тојнака ги купи* [V,PM,86]; ~ *му вéли: "господúне, женáта ми е бóлна. Јáзе сáкам вéки да си úдам. Да ми дадéш хáкот, што ти работúх шéс годúна, кóлко ки ти си откúни от сa̋рцето"* [V,PM (110)]; ~ *на нéгу му бéши úмету Панóл, на самовúлата Кúра Мáргу. Дватá сетни ги чу́ваха лóзите, и дојдé врјáме, ги тригúсаа лóзите, собрáха хáк трú алтa̋ни от лóзите, хакóт тóлку бéши* ]V,PM,139]; ~ *самовúлата сегá, за да са причу́ѓи на цáрјут, отúде и му вéли: "цáрју, ти са мóл'а да ми дáдиш вáшто кúло да мéрими алтa̋ните, што земáхми от лóзјата хáк"* [V,PM,140]; сп. – *измиќарут са главуве* (ангажира) *ду Митрувдин.* Тој ден ја напушта работата. *Хакот* се плаќа во 2 рати, првата откако ќе ислужи повеќе од половина време, а втората на самиот ден *Митрувдин* [ТГев(286)]; ~ *"а брé сúнку, вúа сегá са чинúхти коџáмити јунáци; не úдити да си главúти на н'áкои чорбаџúи, да си насa̋тити л'áп; вúа да зéмити хáк да ми хрáнити и мéника сос мáјка ти"* [V,PM,20].

**халајка** f 'жена што помага дома, прислужничка' ~ *тогас и т'ана вјахна на неговата кон'а, и га варза тојнака харну по негу. Дури да идат халајките да кажат на татка и Марка, тојнака баја мегдан зема сос момата* [V,PM(77)]; ~ *когá станá дјун'á-ѓузелú, едúнојут обрáз си надý кату чúр, фатú да вúка на халáјките и да вéли: "товá вéчер кату спúјахми, мa̋ж дојдé при мéни"* [V,PM(123)]; ~ *и тојнака што да прави? Отиде тамо нетри на бахчата; имаши хралопо дa̋рво, влезе нетри. Дојдоха жените да си шетат, са качи една халајка гори на дa̋рвоту* [V,PM,105]; ~ *земá кл'у́човету, ги отворú сúчките одаú и отúде тáмо нá онáја одајá, дéка и бúла дјунјá-ѓузелú заспáна; га чу́ваха двáјси и пéт халáјки* [V,PM,123].

**халал** m 'благослов' ~ *тогáс му вéли на граматúкот му: "а брé сúнку, зардú мéника тóлку штó си теглúл, тúа парú, штó берá от тáму, сúчките да са твóја: халáл нéка ти са за твóјто јунáчво"* [V,PM,25]; ~ *Марку вјахна на негова кон'а, гу пристигна аф среду морету, и как гу виде, ча е бил јунак он му рече: "ади ајол мадам, таков јунак си, аку га зема момата ми за тебика,*

*халал да ти е"* [V,PM,77]; ~ *али тојнака са вăрна образот каде царјут и му вели: "царју, царју, јазика аку сам јунак, сакам прет свадбарите да си покажа јуначкото ми и, аку да земам твојта керка, халал да га зема* [V,PM,61].

**халва** f 'десерт од шеќер и сусам'~ *зема пăрстенот и киниса, отиде да тера татка му. И отиде на един грат, са цени на един стар халваџиа,* да *му продава халва* [V,PM,56]; ~ *и от млогу мерак пуснала една робинка, зема за десет пари халва* [V,PM,56].

**халвалăк** m 'подарок на тој што ќе донесе пријатна новост' ~ *му вéли на хизмикáрот: "é, јунáче, сегá нај-мáлката мóма сáка една́ тапсја́ сóс зáик и тазúа да напрáвиш и сáм да га закáраш, да ти дадáт и халвалăко"* [V,PM,138].

**халваџиа** m 'човек што прави и продава **халва**' (в. таму) ~ *зема пăрстенот и киниса, отиде да тера татка му. И отиде на един грат, са цени на един халваџиа,* да *му продава халва* [V,PM(56)]; ~ *стар халваџиа му вели на царјут: "виж царју това дете от меника аку гу земиш, требува пăрво меника да заколиш, ча јазика без негу не сам вредин за ништу!"* [V,PM(57)].

**халваџина*** f, в. **халваџиница** ~ *му вели на кучицата: "ади кучица, да идими пак на бан'ата и, как ки идими при халваџината да фатиш дингилите да ги делаш, да си разбие кучиата тамука"* [VPM,56].

**халваџиница** f 'просторија во која се прави, односно продава алва' ~ *и тојнака полека кату караши, дојдоха до халваџиницата, и му вели пак на кучицата да запре. И тјанака вика на Добро халваџиче: "да ми докараш за двајси парички блага халвичка"* [V,PM(56)]; ~ *чиниха збор, да плати тјанака парите, да направи тој лагăм от халваџиницата дури на лаловата кăшта под земјата, ката вечир да си иди тој тамука, да си хоратуват* [V,MP,56].

**халваџиов** adj 'она што му припаѓа на **халваџиата**' ~ *халваџиовот дјуќан беши на едно ќуше на една страна, којто денот не можаши да чини пет гроша алиш-вериш. И беши млогу сиромах халваџиата* [V,PM(56)] – во југоисточните говори, освен беспредлошкиот додаток за место (првично регистриран во западното наречје) се среќава и беспредлошки додаток за време: **којто денот не можаши да чини** (м. 'преку денот').

**халваџичов*** adj – в. **халваџиов** ~ *отидоха на халваџиницата, седнаха аф халваџичовата удаја и му вели на халваџичету да му докара халва; и веки от што са почуди царјут на неговата хубавина, не сакаши да се раздели* [V,PM(57)].

**халваџиски** adj – в. **халваџиов** ~ *вјахна на кучиата, да иди на бан'ата да си бани и, кату проминаха приз халваџиски дјуќан, л'у мăра тјанака гу и блăснала момчету и гу ареса мошни* [V,PM(56)].

**халваџиче** n, dem., в. **халваџиа** ~ *и кату са цени на негу това момче, кој промина приз таму, без да купи халва не си вăрна: от што беши момчету хубаво и чисто Добро халваџиче* [V,PM(56)]; ~ *отидоха на халваџиницата, седнаха аф халваџичовата удаја и му вели на халваџичету да му докара халва; и веки от што са почуди царјут на неговата хубавина, не сакаши да се раздели* [V,PM(57)].

**халвичка** f, dem. – в. **халва** ~ *и тојнака полека кату караши, дојдоха до*

*халвациницата, и му вели пак на кучициата да запре. И тјанака вика на Добро халвациче: "да ми докараш за двајси парички блага халвичка"* [V,PM(56)].

**хале*** n 'клозет (полски)' ~ *дојде оно ден за да гу обесат, гу закараха близу вăжèту. Му вели на целатите: "ви са мол'а, целати, да ми оставите да си турам водата". И они гу оставиха. Влезе аф халету да си турни водата* (да се измоча) [V,MP,66].

**хали́с** adj 'вистински' ~ *ја-зва́ж'дами т'е́нџ'ира́та сăс-ишро́пу, ја-турнува́ми на-врằх баклава́та, сăнатуп'о́ва и фа́ш'тами с'е́тн'а да-јид'е́ми; тр'абу́ваши да-би́ш'и хали́с баклава́* [ВБог,Су(342)]; ~ *куумциата, как гу виде прăстенот, пак на шубе влезе и му веле на оно дјате: "синку, да ти питам, от дека ги имаш тиа шеови докарани? Тиа са халис кату от мојта жена"* [V,MP,69] – во контекстот предлогот **от** (од) укажува на посвојност, наместо 'на': **тиа са халис кату от мојта жена**; сп. во балканската јазична алијанса; ~ *га вели: "жену, да ти кажа, динеска дојде едно младо јуначе, ми докара един чифт ушници јурнек, да му чинам един чифт на негу хализи кату твојте, и бил'а на млогу шубе влезох"* [V,PM,69]; ~ *хамалинот па го здигна сандăко, го занесе на бабината куќа. Тогај бабата го изважда нос ѓавол от сандăко хем го пита: "е! Стори подна работа?" И он ја одговори да ја вели: "е море бабо, де она е била халис кахпе!"* [V,PM,165].

**халиште*** n 'облека, алишта' ~ *тојнака и сторел нает* (си помислил) *два три пăтја, да ги заколи и двата, ама пак не кăјдисуваши и чинил сабур да види как ки усумни. Утрината, кату стана момчету от халиштету, са уму, са очеши* [V,PM,87].

**хама́л** m 'човек што разнесува различна стока со изесна надокнада' ~ *рече́ да гу отепи, а́ма па́к гу сожа́ли, оти́де викна́ едни́ хама́ли и му да́ва пет гро́ша, хе́м му ве́ли: "о́ј хама́ли, на́ ви пет гро́ша да гу изди́гнити това́ жрја́пче"* [V,PM,120]; ~ *и куконата пак ја пож'али, ја и рекла: "е, донесе го, клад го там при хамамјут, на малката удајушка". И бабата отиде радосна на ч'аршиата и фатила един хамал* [V,PM,165]; ~ *фатиха, пазарлук чиниха за некој педесет хил'ади гроша имани, го врăзаха хубае, еднош на хамалиту гу занесоха на ханот* [V,PM(177)].

**хамалин*** m – в. **хамал** ~ *та фаиш'а нос ѓавол, го клава нетре у един сандăк, го товари на хамалино та го занесе на чилиби Теодораќовата куќа, го остави тамо при одајушката* [V,PM,165]; ~ *си примини и, от много алтăни што имала, не ја текна ки, как липсува гол'амојут алтăн, туку си отиде гори па си и глендаиш хјузметјут. И така хамалинот па го здигна сандăко, го занесе на бабината куќа* [V,PM, 165].

**хамалăк** m 'физичка работа што се плаќа евтино, пр. пренесување на роба' – в. **хама́л** ~ *оти́де викна́ едни́ хама́ли хе́м му ве́ли: "о́ј хама́ли, на́ ви пет гро́ша да гу изди́гнити това́ жрја́пче". Ха́малите ре́коа меѓу ни́хка: "а́јди мо́ре, да гу изди́гними, хе́м пет гро́ша хамалăк ки зе́мими, хе́м от ко́жата му петна́јси гроша"* [V,PM,120].

**хамам*** m 'бања' ~ *и куконата пак ја пож'али' ја и рекла: "е, донесе*

*го, клад го там при хамамјут, на малката удајушка". И бабата отиде радосна на ч'аришата и фатила един хамал* [V,PM,165]; ~ *ја утрината сатју на четритја излела куконата с хизмиќарката долу да си умуи на хамамјут, си распримени, влезе на хамаму, остави на удајушката рубите ѝ с-сѐ алтăни тамо* [V,PM(165)].

**хаман** interj 'за потенцирање (пр. незадоволство, радост и сл.)' ~ *јуф бахчата, мале ма] хаман аман!] секакво цвеќе, секакво цвеќе, мале ма] моми што носат, моми што носат мале ма] хармасани моми* [ТГев(102)].

**хан** m 'прифатилиште, таму ноќевале патници заедно со своите коли, вид примитивен хотел' ~ *са причу́ло това́ до крај зе́мја, ча та́ја же́на е нај ги́здава, еди́н ца́р са́каши да га ви́ди; стана́ еди́н ден са чини тебди́л, вјахна́ на еди́н кон, оти́де на она́ја касаба́, гу вразá ко́н'ут на еди́н ха́н* [V,PM(12)]; ~ *најдоха един просек њам, штото просиши, го земаха от чаришата, го занесоха на ханот, го затвориха њамојут просек на една удаја, го мăнчаха да си научи да врјави* [V,PM(177)]; ~ *фатиха, пазарлук чиниха за некој педесет хил'ади гроша имани, го врăзаха хубае, еднош на хамалиту гу занесоха на ханот* [V,PM(177)].

**Ханишта** top. 'име на место среде селото Стојаково (с. во Гевгелиско)', во минатото пред да се направи жел. пруга Скопје – Солун превозот се вршел со коли и оттаму покрај патот имало многу *анови* (место за ноќевање); во с. Стојаково имало повеќе анови и така останал топонимот *Ханишта*, иако нема остатоци [ТГев(429)]; в. **хан**.

**хапе*** impf 'каса' ~ *жрја́пчето му ве́ли: "да и́диш да ку́пиш четири́јси о́ки смо́ла та ка́к ки и́дими та́мо, ја́зе ки ви́кнам едно́ч, те́нака ке да изле́зат да ми го́н'ат, и ка́к ке да ми дрăпет, да ми ха́пјат на у́стите му ке да си залипја́т"* [V,PM,124].

**ха́пне*** pf 1. 'касна малку' ~ *се́тни умрăкна́ и трагна́х да-си-дохо́ж'ѓ'ам ду́р до-до́м. До́ма ма-фати́ дăж'ѓ'у, ја́с сидна́х до́ма; са-наја́дух зе́лник, х'ич' не́-ми-би́ш'и сла́тук, зе́х мăра мле́ќи, хапна́х и са-наја́дух* [ВБог,Нег(339)]; ~ *и доја́е врја́ме, смо́квите рацвети́а и чини́ха мло́гу смокви и, кога́ узрја́ха, зема́ една́ сма́ква и, л'у наку́си, от чове́к, што бе́ши, са чини́ доби́так. И па́к от дру́гиот ко́рин зема́ и, л'у ха́пна, са чини́ чове́к* [V,PM,28]; ~ *излезе́ дури на по́ртата, му вели́: "што продáваш господи́не?". И то́јнака удреви́: "ја́зе, диво́јко, хе́м смо́кви про́давам, хе́м сам хикимџи́а – ста́р мара́з изле́кувам". Тога́с купи́ла смо́кви от не́гу и хапна́ла, и си насме́а* [V,PM(29)]; ~ *фати една страшна фуртуна и гу извади на крај едни царцки конаки. Царјут, што седјал аф ониа конаки, и бил мошни болин. Калинката на царју га закара понуда. Царјут, как хапна от калинката, оздравја* [V,PM,109]; 2. изр.: **си хапна јазикот** (= кога некој е непријатно изненаден) ~ *кату чу́ така́ по́пот, му фтекна́ за ме́чката, што чини́ сос не́ја, и за едно́ч си ха́пна јази́кот; гу зема́ Половинлмица́на на до́ма му, биз да ка́жи ништу на тајфа́та му* [V,PM(106)].

**хапуз** m 1.'затвор' ~ *и тој ги викна́ они́а двата џифаирџи́и да ги сăди. Но они му да́ли мло́гу драгоце́ни ка́мина на кадиата, та кри́во са*

*сăдиха: óни земáха прáвината, пак Кулýфа гу турíха хапуз* [V,PM,8]; 2. изр.: **он влезе хапуз** (= беше затворен) ~ *он кату влезé хапуз, џифаирџíата сос другáро му најдóха врéме и побегнáха от тáмо, отíдоха на дрýга места* [V,PM,8]; **гу извади него от хапузот** (= го ослободи од затвор) ~ *и такá гу извадú нéго от хапýзот, гу пýсна. Тáмо Кулýф нéколко врéме ходúл, прóсиши по сукáките* [V,PM,9].

**харамија*** m 'крадец, разбојник' ~ *завáр'уват го там вечерта харамијте, разбојниците, заварват го там. "Е-ех, казва, кој ни е зел парите!" И фатат, фкарват го вăв стајата, направ'ат го на четири парчá. Еј тăј! Раскăрвават ги, там адăн черéк, там друк черéк* [ВДр,Кал(334)]; ~ *едно време имаши един јунак, името му беши Дили-Димо, којту беши един трончу иишку, дибел кату бăчва. Един ден, кату отиде аф горати да бере дăрва, најде един харамиа* [V,PM(66)]; ~ *С'á чó ќе напрај? И отјува нóа чув'áк, отјува, напăд'н'а черéците, зима ги ăв адăн чувал, и го зима попа, и го закопава. С'á, тес харамíето са научíли* [ВДр,Кал(335)]; ~ *трúти сéстри стóјат и се чýдат, шó да-чúнат, кáк да го-фáт'ат на-хармúјто. Најгул'áмата уд-нúх вéли: "Јá вó вéчăр ќе-сéдна да-брáна дукáнăт, а пăк-ви сидн'áјти уср'ăт у-тéјко и рăстăжáјти-го* [ВЛаг,Aj(338)]; интересно, во контекстот гл. *рăстăжи* се јавува со значење: 'разведри, развесели'.

**харамилук** m 'разбојништво' ~ *Тогас излезе Дили-Димо, ги зема парите и му рече на богатиот: "ади сега, побратими, иди си на дома ти, седни си на рахат". Така гу сујдиса и си утиде, оиити едноч не чиниши харамилук* [V,PM(67)]; ~ *как гу видоха другите харамие, ча таков јунак је, гу земат сос них, и чиниха млогу години харамилук сос негу и млогу лошотии беха чинили* [V,PM(66)].

**харамијски** adj 'нешто што се однесува, односно што му припаѓа на **харамиата**' ~ *тогај дјадото му рече на детенто: "јуначе, тука глендаш, има 40 удаи харамијски, пăлни са сè злато и стребро; тиа са сè твој кăсмет!* [V,PM(174)]; ~ *влези в харамијските удаи та и собрал сичките руба, што имаха, ги запали нетре на одајата да горјат; ја харамиту, кату видеха вогинот, текоха* (трчаа) *да видјат* [V,PM(174)].

**харамџиа*** m – в. **харамија** ~ *и кату влéзоха на градó, видé едúнојут побрáтим, дéќа продáваши нéговите драгуцéни кáмини, и заеднóч Кулýф гу познá и гу закачи за шиáта и му велú: "гиди харамџие!"* [V,PM,8].

**харен*** adj 1. 'убав' ~ *Гóспод му дадé јáкос млогу и марифет; са чинú онбашиа. От млóгу мýндр што бéши, цáрјут гу зелá сос нéгу аф еднá трапéза, јадјáха кату брáтќа, му чини дрéхи хáрни, гу úмаши млóгу на севдá* [V,PM,9]; ~ *и Кулуф стрéкса, и чинúха пазарлăк; и такá гу земá, гу закарá аф бáн'ата, от тáмо гу закарá аф кăштата, му дадóха харни дрехи* [V,PM,11]; ~ *и си фарли сам на водата и падна на дăното и таму најде една дивојка дјун'а-ѓузели и една арапка, са биеха двата и, га го видеха него, фатили да го питат, котра и по-харна од двата* [V,PM,162] – во контекстот се јавува архаизам во зам. **котра** 'која', сп. во рус. јазик: во овие говори формата

**две** често го покрива и машкиот род, во контекстот обратно: **два** се јавува со именки од ж. род: **котра и по-харна од двата**, што претставува уште една потврда дека категоријата род во овие говори не функционира; ~ *му вéли бáбата на нéгу: "пóстој тýка тíнака! Јазе ки извáдем жéнски дрéхи да си примéниш, ча нíа íмами зáкон: мằш човек не клáвами нéтри аф товá конáк. Ама тíнака, заштó си харин јунáк, ке ти зéмам нéтри"* [V,PM,9]; 2. 'добар' ~ *без да знáм јáзе, ми армáса тýка сос едíн богáт човéк, ми ожéни. Ама éла мằжóт ми не тихíса да е хáрин, ме испандí и пáк сегá сáка да ми зéми* [V,PM(11)]; ~ *Нај-гол'áмојут на еднó село си фáти гувидáр... нај-мáлкојут отíде на едíн гол'áм базирѓáнин, са главí таксилдáрин, да му берé верисјáнта. И такá базирѓáнинот му купí едíн хáрин кóн, му дадé и тефтéрите* [V,PM(20)]; ~ *тогáс господáрот му дадé едíн хáрин кóн и парí бéз брóј и дрýги дáрови, и сос млóгу плáч гу íсprати дýр вằнка* [V,PM(25)]; 3. 'вкусен' ~ *и утрината стана чилиби Теодорак да ходи на цăрквата, хем порăнчова на жената му: динеска, жену, да сториш манџи харни, ч'а ки излеземи на трифирич дур на Карабурун!"* [V,PM(166)]; 4. 'чесен' ~ *синот му, што и бил многу харин, милостив и прав човек, кладе тил'ал да вика по пазарите: "на когу има татко му да дава пет пари, да дојде секој да си ги земи!"* [V,PM(109)]; 5. 'силен' ~ *и татко му фати, му даде един ќутек харин и гу изгунил от кăштата му. И кату отиваши дјатету плачештем на пăтју, гу стрјати царјут* [V,PM(101)].

**хареса*** pf – в. **харисуве** ~ *брке место да кундисе] место не ја харисуве...] харисала, биндисала ф-тија попови јудаји* [ТГев(52)].

**харисуве** impf 'се допаѓа' ~ *југрицала рана звезда, брке место да кундисе] место не ја харисуве...] харисала, биндисала ф-тија попови јудаји* [ТГев(52)].

**харитиса** pf 'поздрави, подари' ~ *Нив'ằстата вилú: "Н'éмами ш'óгуд'а". И вилú д'ằдуту: "Пóт' да-вúдиш'!" Га хóж'да нив'ằстата, шó да вúди! Има млóгу т'урл'ý мáнџ'а. Сằ-јáли, сằ-пúли, и с'éтн'ą д'ằдуту ха-харитúса, áфану стáна* [ВБог,Вис(341)]; сп. во "Зборникот" на Верковиќ: **хариса** 'подари' [V,PM,358]; ~ *кату чý такá чорбаџúата, утринтá станá и му вéли на сиромáхот: "нé ми гу дáваш товá мóмче на мéника? Вúа и такá и такá ки гу харúсати, бáри дадјáјти гу на мéника!"* [V,PM,145].

**хармасан*** adj 'свршен' ~ *јуф бахчата, мале ма] хаман аман!] секакво цвеќе, секакво цвеќе, мале ма] моми што носат, моми што носат мале ма] хармасани моми* [ТГев(102)].

**харно** adv 1.'добро' ~ *гу пéрна кóшот да са обéси. Си разбú вằрхут и тóј не си одави. Л'у от мằра час сéтника отвори си учúте и прогледнá на гори кадé дằрвоту и, когá видé хáрно, дằрвоту е бúло хралóпо* [V,PM,7]; ~ *влезé нéтри, си најдé сúчките дéлви пằлни алтằни, кату кáк му ги казá напрéт богáтиот. Тогáс кăрпáчинот земá, кóлку алтằни му трјáбоваха, и пáк закл'учú хáрно* [V,PM,18]; ~ *тогáс женáта му вéли: "ох мằжу, хáрно си земáл рúбата и ми вéлиш да гóтва мằра, а дрýгата да га насóл'а, áми кáту нéмами нúту сóл, нúту пипéр, нúту ширлагáн"* [V,PM(17)]; ~ *такá óниј*

*вечер са коноштисали харно двата. Утрината пак бабата гу примени сос женски дрехи и гу извади ванка* [V,PM,9]; 2. 'целосно' ~ *на врах уџакут беха чинили гаргите гн'азду; видох сос учите ми, ча една гарга гу имаши карагрошут на устата и гу пусна. Кату чу така владиката, поверува харно, заишто аф неговут таван имаши гн'азда от гарги* [V,PM,40]; ~ *кату чу така царјут, поверува харну, ча тој е негоф син, гу зема заеднoч, гу облечи сос царски дрехи* [V,PM,58]; 3. 'многу' ~ *тогај дјадото му и рекла: "немој хождаш, јуначе, на панагирот, туку ела с мене да ти зан'а* (занеса) *на един пазар, да добиеш харно"* [V,PM,174]; 4. изр.: **са чини харно** (= кога болниот ќе заздрави) ~ *гладин легнуваши, утринта стануваши, на Бога си молиши, саде здраве да му дава на него и на жената му. И Бог даде, приниха мара жената му и полека-полека оздравјала, са чини харно* [V,PM,20].

**харнотиа** f 1.'добар, пријатен настан' ~ *граждаnите и вел'аха: "Господ да прости татка му и мајка му он, што чини тaja харнотиа, што ги утепа тиа хајдуци! Аман, земјата на изгорјаха"* [V,PM,20]; 2. 'среќа' ~ *вели господарот: "ти, мило, не знаиш оште: ти на мене харно си ми работил, земи ги тиа трите флорини, и Господ на тебе да ти даде здравје и харнотиа, и от трите флорини да добиш хил'ади!"* [VPM,161]; 3.'добрина' ~ *Затова немој ти е страх! Скини от мојата чанба три влакна да ги варзиш на големоју ти праст. И царјут му одрјави: "еј авџиоли, млогу харнотии ми чина, и сега пак ошти една харнотиа сакам от тебика!"* [V,PM,47]; ~ *отговори: "јазе сам, господине, от Солунска земја едно сиромахче. Един господар, кату ваша милост, от неговата харнотиа ми даде на училиштате, си научих философиа"* [V,PM,152] – бидејќи раскажувачот зборува македонски, логично се заклучува дека **Солунска земја** – во контекстот, фактички се однесува за "Македонска земја". Тоа се потврдува по неколку реченици подолу, каде егзалтирано воскликнува: **му вели на писарат: "така да знајте, от Македонска земја какви духови испаждат".**

**харо** n – обично во изр.: **старо аро** ~ *и те му вел'ат на дјадото: "е море, старо харо, што ти влева тебе на работа, ниа дек за поими? Или сакаш да на купиш?"* [V,PM,179].

**харчлик** m 'пари, основен трошок што го има човек за да ги задоволи потребите' ~ *неговите деца ги зема... ги прашташе на училиштето да си учат; и какви дрехи правиши за неговите деца, таквии и на братовата му деца. И са чини толкус милостив, штото не беши кабил сиромах да изгони от кашата му гладин и без харчлик* [V,PM(16)]; ~ *бахчеванџиата му вели: "ги пуштам така на прости учители да си научат малко, заштo јазе немам кувет"* (во контекстот *кувет* значи 'можност', но почесто се јавува со значење: 'сила'). *Тогас господаро му вели: "немој јазак чиниш на тиа деца, л'у ела јазе да ти дам харчлак за душата ми"* [V,MP,149]; ~ *тојнака на богатио работил малу-млогу до три година, хич на тајфата му нито писмо пратил, нито харчлак* [V,PM(108)].

**харци*** impf 'троши нешто, обично пари' ~ *брат му един ден му*

*вели: "брате, ету фалан богат ти дава момата му сос толку стока, еди-друг ти дава толку хил'ади гроша и момата му. Која сакаш да ти га зема, јазика да харча* (погрешно пишува: 'харца') *да ти оженам?"* [V,PM(85)]; ~ *ако му кажеш, мени ки ми загубиш и ки кинисаш по мени да ми тераш, хазна алтăни ки харџиш и железни стап колко иглин врăх ки остани* [V,PM,90]; ~ *му вели: "господине, тинака знаиш, дека го закара мој сина. Ти са мол'а да идиш да му кажиш: ки умрими от гладиа. Да ти даде малко харчлăк да харчиме!"* [V,PM,108]; ~ *господáрот му велú на бахчеванџúата: "а бре́, барлúв чове́к, онова́ де́те за това́ сми харчúли то́лку парú, та тúнака сега́ са́каш да гу кладе́ш да ти о́ри и да ти копáј?"* [V,PM,150[; ~ *едно врјаме един цар и направил една златна топуза бозлугана и харџил за неа млогу злату. И извадил тил'ал пу фрет земја негова да вика: "кој ки изл'ази една лажа да му кажи на царју, на негу ки га дај бозлуганата!"* [V,PM,100].

**хат** m, zool. 'нечист коњ' [ТГев(480)] (?); во РМЈ **ат** 'коњ воопшто'.

**хате** part – в. **хај** ~ *"Ти брате – казва – н'áјде, имаш нáдене, еј!" – "Најдох, попе... Најдох, попе – казва – ама..." – "Хате мен да закараш"* (поведеш) [ВДр,Кал(334) ].

**хатăр** m 1.'желба, мерак, наклоност' ~ *тогас тојнака вели на ламјата: господарка моја, тaја земја не е чузда, заштo јаз дојдох за царјув хатăр* [V,PM,45] – во контекстот во вокативна конструкција именката се јавува во номинатив: **вели на ламјата: господарка моја**; 2. изр.: **нифтјá да расúпи хатăрот** (= не сакаше да се спротивстави на нечии желби) ~ *извадú за трú годúна му дадé хáкот шéс хил'áди алтăни, и му са примóли да гу пýсни пáк на дрýго таксúт да му берé верисéнта. Тóјнака, кату не сáкаши да úди, áма нифтјá да расипи и хатăрот на господáро му* [V,PM(23)]; ~*И кату си научилу харну, тогава един ден му вели на татка му: "тати, сичките деца имат пари и тасладисуват, ама меника кога дадиш пари да тасладишам и јаз?" и татку му, што да чини, никаиш да му расипа хатăрот, му даде триста гроша* [V,PM,33[; **хатăр да не ти остане** (= немој да се лутиш) ~ *пóпот му вéли: "знáиш ли да óриш?" – "Знáм пóпе!" Пáк му вéли пóпот: "јáзе ти сáкам да ми си џјáниш хизмикáрин от кук до кук и хатúр да нé ти остáни, чá на кóго хатúр ки му остáни, по една́ фáша царвýли от грабóт ки са извáди"* [V,PM,127]; ~ *му фтекна, што му рекла дјадоту: ако има харин кон, на чузд да га не даде, и му вели: "братко, хатăр да не ти остани, јазе, кобилата ми е трудна, не ти га давам"* [V,PM,94]; – во контекстот има нарушена конгруенција меѓу субјектот и предикатот: **му рекла дјадоту**, што е резултат на нефункционирањето на категоријата род, за што има и други објаснувања, несообразени со односниов факт, таков е случајот кај Д. Иванов, Зб. Голомб и др.

**хаџија** m 'тој што ги посетил светите места' [ТГев(480)]; ~ *де промина́ млогу врјáмја, тиnăра от џáрјут хабéр дóјде, сéкој мăж на вóјска да úдит. Тогáс и товá сиромáх хаџúа станá и отúде на вóјска* [V,PM,129].

**хаџилăк** m 'посета на светите места'; сп. *Богоридичина рăкичка уд хаџилăк* (= реликвија) [ТГев(480)]; ~ *му вéли на сиромáхо: "сакăн, на дрýг да ги*

*не да́ваш ја́ицуте!" Чини́ха пазарлӑк по сто́ гро́ша едно́то. Сирома́хот, кату зему́ваши се́кој де́н по сто́ гро́ша, си чини́ мло́гу чорбаџи́а. Дојде́ ре́д, са́ка да и́ди на хаџилӑк* [V,PM,129]; ~ *ве́ли на сирома́хот: "не́ ми гу да́ваш това́ мо́мче на ме́ника? Ви́а и така́ и така́ ки гу хари́сати, ба́ри дадја́јти гу на ме́ника!" Сирома́хот му гу даде́ на чорбаџи́ата момче́то и то́јнака кини́са да и́ди на хаџилӑкот* [V,PM,145]; ~ *та́тко му дојде́ о́т хаџилӑкот, пита за́ кокошта́ на́ жена́та му. Тја́нака му рече́, ча́ га продаде́; за деца́та га пита́, му рече́, ча умрја́ха* [V,PM,129].

**хвалба** f 'истакнување на нечии предности' ~ *јадоха, јадоха зилена трјава, отидоха и на чешмата, на вода месту га испиха фрет ракиата, са упиха. Царјут как виде така, немаши веки сос каква хвалба да гу хвали авџиолиата* [V,PM,42].

**хвали** impf 'искажува пофалби' ~ *на вода месту га испиха фрет ракиата, са упиха. Царјут как виде така, немаши веки сос каква хвалба да гу хвали авџиолиата прет лалата му* [V,PM,42].

**Хдрлез** m 'празникот Ѓурѓовден' [ТГев (480)].

**хекимбашиа** m 'специјалист, главен лекар' ~ *фати да вика хекимџие да белки могат да гу излекуват, да му паднат роговиту; ама колку хекимбашии дојдоа, не можаха ништо да сторјат* [V,PM,35].

**хекимџилӑк** m 'лекување на болни луѓе'~ *и тојнака тогас му вели на царјут: "да ти кажа, царју! Преди три години бех шетал на курбет, хекимџилӑк чинал"* [V,PM,36].

**хем** conj 'и' (при набројување) ~ *гу пе́рна ко́шот да са обе́си. Си разби́ вӑрхут и то́ј не си одави. Л'у от мӑра час се́тника отвори си учи́те и прогледна́ на гори каде́ дӑрвоту и, кога́ виде́ ха́рно, дӑрвоту е би́ло храло́по хем е било пӑлно сос скӑпи ка́мини* [V,PM,7]; ~ *тел'а́лот ви́каши по чарши́ата, свето́т артири́соваха. Един де́н промина́ тел'а́лот приз кӑрпа́чинот, хе́м ви́ка, за́ кӑштата за педисе́т хил'а́ди га извади́ха* [V,PM,18]; ~ *излезоха де́ветми́на хајду́ти, на соблекоха, на гу зема́ха си́чкото има́ни... и пари́те инка́р не ги чи́ними ки га даде́ми, а́ма на това́ ча́с не́мами. Хем сега́ чу́јми, ча хајду́тите ги отепа́ха о́сомтја ду́ша* [V,PM,22]; ~ *Ца́рјувата ке́рка гу чу́, ка́к ви́каши, излезе́ дури на по́ртата, му вели́: "што прода́ваш господи́не?" И то́јнака удреви́: "ја́зе, диво́јко, хе́м смо́кви про́давам, хе́м сам хикимџи́а – ста́р мара́з изле́кувам"* [V,PM(29)].

**хендек атлатан** m 'име на коњ' ~ *Тога да кажиш: "хендек атлатан е моја бӑрза кон. Тогас ки га фатиш". Ету и кубилата излезе сос девет жрјапчинта, хем вика: "ах нема човек да ми вјахни, да ми припуска пу тиа рамни поли"* [V,MP,113] – во контекстот среќаваме проширена употреба на множинската наставка **-и** кај именки од среден род: **пу тиа рамни поли** (полиња), што индиректно укажува дека категоријата род во долновардарските говори е сериозно засегната.

**хе́р-ко́ј** pron 'некој, било кој' ~ *ка́к ви́де така́, оти́де на ма́ндрата не́гова, на́ чоба́ните му ве́ли: "о́ј чоба́ни, у́три хе́р-ко́ј чове́к да пу́сна, ви́а да гу уте́пити"* [V,PM,146] – во контекстот има несоодветна линеаризација, атрибутот е во постпозиција во однос на именката: **ма́ндрата не́гова,** што се третира за влијание од балканската јазична алијанса.

**хе́нтрава** f ’жена на братот на мажот ми’ ~ *тога́с и тја́нака му ве́ли на мӑ́жу ѝ: “и́, ја́зе ки и́дам да ги ви́дим.” Оти́де и тја́нака и га најде́ са́ма хе́нтрава ѝ* [V,PM,148]; ~ *и тја́нака фати́ да га распи́тува на хе́нтрава ѝ: “а́м от де́ка то́лко, ма́ри се́стру, доби́хте тези ра-бо́ти?”* [V,PM,149].

**хесап*** m ’сметка, износ во пари за нешто’ ~ *станаха си́чки, оти́доха до гими́ите, гу видо́ха и гу цениха сос це́на ха́рна, какв́а он са́каши. И ду́ри да га зди́гнат сто́ката от гими́ите, дур да зе́ми хесапите, ту́ка-та́мо, чини та́мо една годи́на* [V,PM,14]; ~ *а́ма то́ј, л'у излезе́ от кọн'ут, заедно́ч зема́ диса́кот и тефте́рите, му даде́ хеса́пјут на господа́ро му, кату ка́к требу́ваши* [V,PM,23] – глаголот *излезе* во контекстот се јавува со значење ’се симна’: *л'у излезе́ от кọн'ут*; ~ *пазарлук чиниха за некој педесет хил'ади гроша имани, го врӑзаха хубае, еднош на хамалиту гу занесоха на ханот, седнаха покрај големојут траговец, фатиха да прајат хесап* [V,PM(177)].

**хи** pron 'кратка зам. форма за дат. предмет од 'таа', наместо **ѝ**' ~ *једнӑ́ч като́ си-л'у́беше ги́здавата дево́јка, и си-кла́де главáта на ску́та хи и хи ре́че: “Л'у́бе, ма́лка мо́ме, мо́е весели́у, на-ску́та-ти ма́лку шта задре́мам”* [ВДр,ГБ(328)]; ~ *Ага́ ути́вал нạ-ни́вӑтạ ви́д'ạл чи-две́ д'ạцá би́јạт ӑдно́ ма́лку змı́јчạ. Змı́јчạту сạ-пумо́лилу нạ-чул'а́ка дạ-гу-утӑ́рве и дạ-гу-утн'ạсе́ нạ-ма́јкạ-му. Пọ-пӑ́т'а змı́јчạту ка́зӑлу нạ-мӑже́: “ӑ́ку-ти-ка́же ма́јкạ-ми шту-и́скаш дạ ти-да́м, ти́ хи-по́искạј прӑ́стјӑн'ạ”* [ВДр,ГБ(329)]; ~ *тогас мајка му си качи на тавану и му извади татковата му пушка, која беши рӑждасала, от толку време не барана, та га дава на сино хи* [V,PM,41].

**хизмет** m ’услуга, грижа за нешто’ ~ *тојнака, кату чу така, са утру и му вéли на царјут: “аман царју, ја́зе да и́да на кӑштата ми, ми е страх, ... л'у да ида тамука, ки ми утепат хајдутите; туку по-харно да седам тука на твој двор, хизмет да чинам на некој твој човек”* [V,PM,32]; ~ *и така царјут са благодари сос негу и остана таму, не флезе аф селоту; таму му носеха сичко за гостени, и млозина имаши, хизмет што чинаха на гозбата* [V,PM,36]; ~ *пак царјувата мома, как беши тебдил, га тури хизмет да чини на царицата и, кату са вратјаши толку време таму, мајка и не можа да га познај* [V,PM,36]; и: **хјузмет** ~ *она си умула и па излела на удајушката, си примини и, от много алтӑни што имала, не ја текна ки, как липсува гол'амојут алтӑн, туку си отиде гори па си и глендаши хјузметјут* [V,PM,165].

**хизметчиа** m ’тој што е ангажиран да помага во домашните работи’ ~ *и така царјут аф она удаја ги тури сиромахут и жената му, тури и хизметчии да им чинат хизмет, да им носат таин царска софра* [V,PM,64].

**хизмиќа́р** m ’слуга, најмен да врши секакви домашни работи’ ~ *Фати́ха мо́мите да му пра́ват шакӑ́, а́ма то́ј се́ кахӑрли́а, се́ са чу́диши... фати́ не́говата л'убо́вница да гу ба́ра, да гу инцитисува, ама тој сира́к мӑлча́ши, ча царјут, хизмика́р што са чини́...* [V,MP, 10]; ~ *му ве́ли на хизмика́рите: “е си́нку, ја́зе му да́дох сто́ката на не́гу, хаи́р да ви́ди; а́ку е сто́ката мо́ја, кога́ да е́*

*пак ки ми га докáра, áко не е мóја, хи́ч нéкам да дóјди"* [V,PM,14]; ~ *му рекоа на протудраку: "господар наш! Тој јунак што са чини на тебика хизмиќар, да знаеш, ча теби ке да ти погуби"* [V,PM,73] – во контекстот, во вокативна конструкција именката е без наставка, т.е. останала во номинатив: *му рекоа "господар наш!"* ; ~ *тóј земá олóвиту, оти́де домá, на мáјка му казá си́чку; мáјка му заеднóч фати́ хизмиќáр за чи́фтут* (два вола што орат заедно) *и óшти еднóч не пу́сна ни́ту пари, ниту дéте по вăнката* [V,MP,26].

**хизмиќарин** m – в. **хизмиќáр** ~ *пóпот му вéли: "знáиш ли да óриш?" – "Знáм пóпе!" Пáк му вéли пóпот: "јáзе ти сáкам да ми си цјáниш хизмиќáрин от кук до кук* (од рана пролет до касна есен; т.е. откако ќе кукне кукавицата додека да престане) *и хати́р да нé ти остáни, чá на кóго хати́р ки му остáни, по еднá фáша царву́ли от грабóт ки са извáди"* [V,PM,127].

**хизмиќарка** f – в. **хизмиќáр** ~ *му вели: "брате, јазе познах, ча ми милуваш и сакаш да ми ожениш. И јазика некем да ти престăпнам речта, но богатска мома некем да зема, туку сакам да ми дадеш твојта хизмиќарка"* [V,MP,85]; ~ *дошлá хизмиќáрката да гу ви́ка, за да вичéри. И тјáнака би́ла самови́ла и му вéли на цáрјут: "си чу́дем, цáрју, сóс у́мот ти, какóв у́м и́маш?"* [V,MP,121]; ~ *Ониа, как ки ти видат сега, ча от чуздина идиш, млогу богати ке да ти дават момите му, но тинака некоја богатска мома да не земиш, туку брат ти, што има една хизмиќарка, она да га земиш* [V,PM(85)] – во контекстот среќаваме нерегуларна употреба на заменките – формата за номинатив **таа** (она) во служба на прав предмет, наместо 'неа': *она да га земиш.*

**хизмиќарлăк** m 'вршење домашни работи од страна на слуга' ~ *така един ден си бациха с жената му, и си отиде она на дома и тој си отиде на далеко мјасто; на едно село си глави на един харин човек и стори тому хизмиќарлик петнајси година* [V,PM,161]; – во контекстот како да се задржала падежна форма од заменката 'тој': *и стори тому хизмиќарлик петнајси година* (се разбира доколку не се работи за печатна грешка: **тому** – 'таму').

**хикимџиа** m 'тој што лекува болни луѓе, лекар' ~ *И пáк от дру́гиот кóрин земá и, л'у хáпна, са чини́ човéк. Тогáс собрáл от онáја смóква и са чини́ хикимџи́а, отиде по касáбите, шетáл, хем ви́каши: "хекимџи́а! – кóј сáка стáра бóлка да излеку́ва?"* [V,PM,28]; ~ *Цáрјувата кéрка гу чу́, кáк ви́каши, излезé дури на пóртата, му вели́: "што продáваш господи́не?" И тóјнака удреви́: "јáзе, дивóјко, хéм смóкви прóдавам, хéм сам хикимџи́а – стáр марáз изléкувам"* [V,PM(29)]; има примери без редукција: **хекимџиа** ~ *га беши страм царјут, фати да вика хекимџие да белки могат да гу излекуват, да му паднат роговиту* [V,PM,35]; ~ *ајде на другио му вели: "ами ти што стори бре?" Он па му вели: "јаз отнапрет на Стамбол, на царскиј син му ослепех и двете очи; и колко хекимџии си субераха, не мож'аха да гу оздравјат"* [V,PM,36].

**х'ил'áда** num '900+100' ~ *иднó вр'áме тáтко-ми имáш'и х'ил'áда кóш'ọви пч'éли. Вич'ерóт и врăзọвáш'и најáслата ут-капи́страта и рáнọто и пу́ш'таш'и* [ВБог,Бал(344)].

**хитăр** adj 'снаодлив, бистар' ~ *ама тојнака беши многу хитăр да а побегнал: приз пенџерината скокна, са фăрли на долу, и така остана кепиту му на удајата* [VPM,34] – уште еден случај за несоодветна употреба на предлогот **на** кога укажува на внатрешност, наместо 'во': *остана кепиту му на удајата.*

**х'ич'** adv 'ни малку, никако' ~ *му ве́ли на хизмиќа́рите: "е си́нку, ја́зе му да́дох сто́ката на не́гу, хаи́р да ви́ди; а́ку е сто́ката мо́ја, кога́ да е́ пак ки ми га дока́ра, а́ко не е мо́ја, хи́ч не́кам да до́јди"* [V,PM(14)]; ~ *и затова, синку, тинака, л'у да идиш таму да видиш, дека е мајката на водата, да га сечиш да не иди хич вода на чешмата* [V,PM(42)]; ~ *фати́х се́тн'и бразна́х ура́нуту, зашо́ ма-би́ш'и и стра́х да-ни-дăжи, па́к ура́х, се́тни умрăкна́ и трагна́х да-си-дохо́ж'ц'ам ду́р до-до́ма. До́ма ма-фати́ дăж'ц'у, ја́с сидна́х до́ма, са-наја́дух зе́лник, х'ич' не́-ми-би́ш'и сла́тук* [ВБог,Нег(339)]; ~ *И ду́ри да га зди́гнат сто́ката от гими́ите, дур да зе́ми хесапите, ту́ка-та́мо, чини та́мо една годи́на. Сега две́ годи́на кату чини́, на господа́рот му не прати́ хи́ч писмо* [V,PM(14)] – во текстот има уште еден случај на несоодветна линеаризација – глаголот и крат. зам. форма се одделени со негацијата: **му не прати́ хи́ч** (наместо: 'не му прати').

**хјунер** m 1.'мајсторија, итрина' ~ *богатскиј син и куумџиовата жена си зал'убиха двата и, кату чиниха добар збор, за да си земат двата, тојнака рече на неа: "дај ми моја л'уба твоите ушници, да ида јазика да му чинам един хјунер на твојут мăж"* [V,PM,68]; ~ *две шандани турши на царјувата керка: едно златно на главата и, второ сребрено на нозите ѝ. Кату познала царјувата керка, ча човек има, што ги прави тиа хјунери на неја, фати един вечер, чуваши васа ношт и гу фати дјатету* [V,PM,102]; 2. adj, fig. 'непогоден' ~ *то́јнака кини́са от та́мо да си и́ди. На пăтју срја́ти свадбăри и на ни́х ги исма́ми, нивја́стата на́зат га вăрна́ха, дури и зе́тјут гу чини́ хјуне́р и побегна́л* [V,PM,128].

**хл'ап** m 'основна храна – испечено тесто (замес од брашно, вода, квас и сол), што се консумира скоро со сите видови јадења' ~ *И чул'а́кạ сạ-приго́твил за-умира́чкạ. Ка́зăл-хи дạ-утре́би жи́ту, дạ-уме́си хл'а́п и дạ-сфа́ри фăсу́л зạ-пре́кăда. Си́чку било́ гуто́у и то́j утиш́ел* [ВДр,ГБ (331)]; ~ *и т'а кла́ла но́ва комат хл'ап. И вăрви, вăрвал, замрăкнува вăв една го́ра. Ху́буу ма дума: "Ја ше спа тук – казва – в горăта. Де́ ше вăрва, казва, ше спа́ в горăта". И, под ено дăрво, ле́гнува там* [ВДр,ГБ(333)].

**хми** pron 'кратка зам. форма за дат. предмет од 'тие', наместо **им**' ~ *и като́ си-оти́де, запи́та-е не́хина ста́ра ма́јка и не́хин си-та́тку: "Ка́к си-до́јде, ми́лно че́ду? Ка́к та пу́сна кле́ти зми́ју?" И т'а́ хми-ре́че: "Има Госпот за-сичките"* [ВДр,ГБ(327)]; ~ *и ста́наха, навăрви́ха та-оти́духа го́ре ф-планина́та при-зми́јуви пеште́ри, да-си-фл'а́зат фаф-сара́е. И като оти́доха, ка́за-хми део́јката, от-каде́ са-фл'а́ва* [ВДр,ГБ(329)].

**хо́бав*** (**ху́бав***) adj 1.'личен, убав' ~ *тога́с бабата ве́ли на една́ нај-ху́бавата мо́ма: "мори ке́рку, ја́зе това́ чове́к гу докара́х заради те́би"* [V,PM,9]; ~ *та́мо во царјут чини многу вре́ме, и еди́н де́н изле́знал да си ше́та по сока́ките и, кату шеташи, најде́ едни же́ни: една́*

*стáра бáба и трú млáди. Хŷбави бúли мóми, нúхната гиздавúна не мóжи да си искáжи* [V,PM,9]; ~ *и напрáвиха селéнете хóру на-сéлуту да-са-вéсел'ат. И сúчките отúдоха на-хóро, и нáзи гúздавáта мóма и т'á дóјде. И на-чесá пудŷ тúхан в'áтар ... И са-евú едúн ч'ул'áк сас сúф кóн, та фáти хобавáта мóма* [ВДр,ГБ(327)] – во контекстот имаме случај на обратна редукција, премин на 'у' во 'о': **хобавáта мóма**. Може да се претпостави дека тоа е резултат на неинтензивниот изговор на неакцентираните вокали, коишто ја губат посебноста, имено поради тоа што нагласените земаат поголем дел од енергијата; 2. 'пријатен, драг' ~ *нă-трéтију пăт рúба излувúх, зимáме дă-га-извáрме. Рăстăрбушéјки, нóждум еднá чéша. И му вúке мóмта: "Ама што хŷбава прúкăска ми-гувóриш, тăквá прúкăска нé бих-чŷл"* [ВКук(284)] – во контекстот има уште еден случај за нарушена конгруенција: субјектот во женски а предикатот (л-фор.) во машки род: *вúке мóмта: тăквá прúкăска нé бих-чŷл.*

**хóди*** impf 'се движи, оди' ~ *и велúму змиéта на-охчéре: "Побрáтиме, јá-сам змúј, са-бăхт'ахме сас-адúн дрŷк змúј, та ма-сегá тŷк фăрли, и сам сегá отслáбнал та не-мóга за-да-хóдем, и ти-са-мóлем да-ми-доне́ваш катá ŷтрина мл'áкуту от-охцéте"* [ВДр,ГБ(332)]; ~ *дујдé тŷка бшти нé бúло врéмито, да ни мăчиш на нáс? Да ут тáмо бéши далéку, бил'ŷк прáси пасéле. Па лошутúата уф них, са молиа на него ем велеа: Аку ни извáдиш на нáс ут вúи, пувéли на нáс да си хóдиме на бил'ŷкот уф прáсити* [M,VK(264)] – од контекстот може да се изведат неколку граматички посебности, прво проширена употреба на множинската наставка **-и** кај именките од среден род: *да си хóдиме на бил'ŷкот уф прáсити* (ние тоа го третираме како позајмен образец од тур. јазик во кој исто така има една, општа наставка за множина); во истава реченица предлогот **уф** се јавува наместо (предлогот) 'кај': *уф прáсити;* натаму директниот предмет е придружен со предлогот **на:** *аку ни извáдиш на нáс ут вúи* – ова се третира за влијание од соседните аромански говори; ~ *да кáк му слушá Исус, сą чудú да ричé на тúи шо хóдија пу нéго: Истина ви вéл'ам на вáс, нúто на израéлцка зéмнја а најдóх тóлко вéра. Тукŷ вéл'ам на вáс шо уф Анадóлот и уфдéка заóѓи слăнцито нóго л'ŷди ки дујдéле* [M,VK(265)]; ~ *óн, кáк си-је-зéл мăската хóди и је продáва (мăската от кадúја)! Чéка кадúја 'днó дéн, двă да хóди Стратин-оца да-чúнат лáф – нéма нúшчо!* [ВС,К(288)] – во текстот има уште една потврда за тоа дека во југоисточните говори (овој пат од Солунско) се чувствува силно влијание од балканската јазична алијанса – употреба на предлогот **од** со посесивно значење наместо 'на' – *мăската от кадúја!* (= маската на кадијата).

**хŏж'да*** impf – в. **хóди*** ~ *иднó врăм'ą сă-бăли трú брáта сирумáси, н'ă сă им'áли рáбута, сă-ч'ŷд'ąха ш'ó да-прáјат. Идúнајут брáт гул'áмајут нáва на-пăнт'ут д'е хóж'даха инăја гáлица млóгу* [ВБог,Вис(340)]; ~ *на-нив'ăстата ú-вилú д'ăдуту: "Пóт'* (оди) *у-дрŷгата кăшта да-дунис'éш' мáнца!" Нив'ăстата вилú: "Н'éмами ш'óгуд'а". И вилú д'ăдуту: "Пóт' да-вúдиш'!" Га хóж'да нив'ă-стата, шó да вúди! Има млóгу*

*т'урл'у́ ма́нџ'а* [ВБог,Вис(341)]; ~ *му вели на татку му: "тате, двата ми братка отидоха и си не вăрнаха. Туку јазе ки си ида сега: или и јазе да загинам, или да ги најдам братите ми". Тогас татку му му вели: "ми, синку, хождаш, бари татку ти со тебика да си радува!"* [V,PM(51)] – во контекстот негираниот императив се изразува со грчката партикула "ми" (не), но конструкцијата не е со императивни наставки, туку со глаголските форми на презентот: **ми, синку, хождаш**; и: **хо́ж'а** ~ *дру́гајут д'ен' хо́ж'а д'а́дуту намáлкајут брáт на-пóртата прóсјак, му-вилú: "Н'е м'ạ-прáити кабу́л да-дóјде тóс в'éч'ăр у-вáм да прóмина, зарúм сă-мóкра утдắш'!"* – во контекстот има уште еден пример за нефункционирањето на категоријата род; сп.: (вели) **д'а́дуту... зари́м сă-мо́кра**; втора посебност во текстот (пак морфолошка) е мешањето на заменските форми за прав и неправ предмет, конкретно употреба на дативната наместо акузативната форма: **да-до́јде то́с в'е́ч'ăр у-ва́м** (наместо: 'у-вас') [ВБог,Вис(340)].

**хождани*** n 'одеање' ~ *и заедноч стана куулџиата и отиде на пашата да гу здигни, ама напразно му беши хожданиту: најди таму зид. От таму отиде на кадиата и тамука така, ча он му рече: "ниа не са баркамо на таквиј работи"* [V,MP,70].

**хола́** m 'човек што ќе се ожени само за една ноќ, со цел да се запазат некои формалности според турскиот обичај' ~ *отúде на кадúата, му велú: "кадú ефéнди, јáзе сакам пáк да га зéмам женáта ми, туку да нáјдеш едúн холá, – ча онúа човéци, штó са џјанáт за едúн вéчер да си ужéнат, такá ги вúкат (холá), – и дáј му кóлко грóша сáка"* [V,PM,11].

**холан** part 'изразува подбуда, согласност' ~ *тогáс жената му му вели: "é, холан мắж'у, што да úдиш да си мóлиш на негу' Тóј нé ти дáва нéшту, туку úди си динéска да рабóтиш, да си извáдиш л'áбот!"* [V,PM,146].

**хо́ра** pl. 'луѓе' ~ *Ту́ре двáма стражáре нă-чéшмăта, кóј ки-рéчи: "ах"! И вăрвăт си хóра нă-гóре, нă-дóле, пúăт, јáăт, нé плáшăт, сáмо прúкăски нă-чурбаџúјата мукăжу́вăт* ]ВКук(283)]; ~ *И вăрви, вăрвал, замрăкнува вăв една гóра. Ху́буу ма дума: "Ја ше спа тук – казва – в горăта. Дé ше вăрва, казва, ше спắ в горăта". И, под ено дăрво, лéгнува там. Гледа – четирицсе души хора, вăрв'ат* [ВДр, ГБ(333)].

**хорал*** m 'голема торба, вреќа'~ *да идиш на царју, да му тераш четирицси мулита и четирицси чифта хорали празни, ча аку да га земиш момата, сака да товариш и прикиата* [V,MP,43].

**хоратува*** impf 'собеседува, зборува' ~ *и л'у влезе нетри аф владикувата удаја, са поклони на владиката и седна при негу, фатиха да хоратуват* [V,PM,38]; ~ *чиниха збор, да плати тјанака парите, да направи тој лагăм от халваџиницата дури на лаловата кăшта под земјата, ката вечир да си иди тој тамука, да си хоратуват* [V,MP,56].

**хо́ро** n 1. 'народен танец, кога група луѓе играат (под такт на музика) фатени со раце еден до друг' ~ *и когá фатú ширлаанџúата да скáка хóро, кóн'ут игрáиш, кáминиту и дăрви игрáјаха, мéховиту сос*

*ширлаа́но паднáха на зе́мја, са ту́рна ширлаа́нот, ко́н'ут побе́гнал* [V,РМ,126] – во контекстот има уште еден пример за проширената употреба на множинската наставка **-и** кај именките од ср. род: *кáлинниту и дáрви* (наместо: 'дрва') *играјаха*; 2. 'народна веселба со играње, собир, обично среде село' ~ *оти́доха на хо́рото дватá, фати́ха да и́грат, тја́нака нá врахо́т, то́јнака по не́ја; дру́ги пáк земáха кожáта му, га изгорјáха, и зме́јут фрăкнá, побе́гна* [V,РМ,131]; ~ *он, кату имал по селата чифлик, кату на Богарцу, излезе еднош да си рашета по чифли́ко; излел и на хорото* [V,РМ,163]; ~ *и тáм нанози́ се́ло и́маш'а аднá мо́ма мло́го ги́здава. И б'е́ше* (sic?) *го́това момáта да-са-годи́ за-еднó мо́мче. И до́јде Вели́гден, и напрáвиха селе́нете хо́ру на-се́луту да-са-ве́сел'ат* [ВДр,ГБ(327)].

**хоџа** m 'муслимански свештеник' [ТГев(480)]; ~ *ки и́дат или на кади́ата, или на хо́џата да кáжат, та хо́џата тогá ки нáјди еди́н чове́к со́с пáри, ки гу чи́ни пазáр еди́н ве́чер да гу оже́ни со́с онáја же́на* [V,РМ,11].

**хралоп*** adj 'празен, гнил' ~ *гу пе́рна ко́шот да са обе́си. Си разби́ вăрхут и то́ј не си одави. Л'у от мăра час се́тника отвори си учи́те и прогледнá на гори кадé дăрвоту и, когá видé хáрно, дăрвоту е би́ло храло́по* [V,РМ,7]; ~ *и тојнака што да прави? Отиде тамо нетри на бахчата; имаши хралопо дăрво, влезе нетри. Дојдоха жените да си шетат, са качи една халајка гори на дăрвоту* [V,РМ,105].

**храна** f 'она што човек го консумира за исхрана, јадење' ~ *ама негу Госпуд гладин не гу остави, л'у катаден изл'аваши ангел от небото, му докараши храна. Тој ангел му каза: "ету от тука да копниш, на царјувата керка ки изл'азиш"* [V,РМ,102] – во контекстот има пример за проширената употреба на предлогот **на** наместо 'кај': на *царјувата керка ки изл'азиш.*

**хра́ни*** impf 1. 'дава јадење (на некого)' ~ *и вели́-му змие́та на-охче́ре: "Побрáтиме, јá-сам зми́ј, са-бăхт'ахме сас-ади́н дру́к зми́ј, и сам сегá отслáбнал та не-мо́га за-да-хо́дем, и ти-са-мо́лем да-ми-доне́ваш катá у́трина мл'áкуту от-охџе́те пр'áсно, да-ма-хрáниш"* [ВДр,ГБ(332)]; ~ *да гу пушташ на даскала да са учи псалтика, зашто, кату гласо што има, кога да е сос това глас он ке да ти храни* [V,РМ,37]; ~ *и го-хрáни охче́ре змие́та 40 дни́, и се́тне стáна змие́та та си-оти́де. И охче́ре са-оплáши, о́ти ни му плати́ мл'áкуту, што́то го-хрáнеше 40 дни́. И си-оти́де офче́ре домáси и са-ч'о́деш'е* [ВДр,ГБ(332);] – во контекстот имаме уште еден случај на обратна редукција, кога, наместу "у", срекаваме "о": **са-ч'о́деш'е**; 2. – (**си**) ~ *тојнака, кату чу така, са утру и му вели на царјут: "аман царју, јáзе да и́да на кăштата ми, ми е страх, ... л'у да ида тамука, ки ми утепат хајдутите; туку похарно да седам тука на твој двор, хизмет да чинам на некој твој човек, за да си хранја"* [VРМ,32]; 3.'задоволува нечии потреби, не само со храна, туку воопшто' ~ *пак кади́ата му ве́ли: "а бре́ ти́нака не си кадăр сам се́бе си да хрáниш, áми как ке да хрáниш таквá еднá же́на бео́фка?"* [V,РМ,(12)]; ~ *пак то́ј тогáс ве́ли: "же́ну, јáзе сам, тогáс што ти остави́х ту́ка десет хил'áди гро́ша, да си хрáниш сос*

*тајфата, и не ми оставиши да идам; ама јазе не послушах на тебика и отидох"* [V,PM(16)]; ~ *тогас траговецот му дава десет хил'ади гроша и му вели: "на ти тиа пари! Иди на тајфата ти, да ги оставиш: дур да дојдиш тинака да са хран'ат!"* [V,PM(13)]; ~ *"а бре синку, виа сега са чинихти коџамити јунаци; не идити да си главити на н'акои чорбаџии, да си насатити л'ап; виа да земити хак да ми хранити и меника сос мајка ти"* [V,PM,20].

**хрипне*** pf 'скокне' ~ *и тојнака му вели на харамиите: "мол'ам на вас прет меника да хрипнити виа напрет, да ва видам јазе, та после и јазика да хрипнам"* [V,PM,66]; ~ *читаиши да си нахожда аф татко ва и кашта. Тогас тојнака га вели: "не си нахождаш, дивојку при таткува ти кашта". Кога хрипна тјанака, што ки види? Царјув син га има нетри аф кучиата* [V,PM, 72]; ~ *и тојнака хрипна, вјахна на џирното, гу извади на долна земја по-надол. Тамо најде една царска мома, накитена, наридена, стојаши покрај едиин езер, плачаши* [V,PM,135]; ~ *жената как гу виде јунакот, фати да гу вика: "скору тарчи, братку, да ми отемниш от тас дошманка змиа, ча ки ми изјади и меника и двете ми малки!" Кату чу така јунакот, кату арслан хрипна на врах змиата* [V,MP,23] – во југоисточните говори забележлива е појавата редукција на неакцентираните вокали; во случајот имаме пример за "обратна редукција": замена на неакцентираното **'у'** со **'о'**; сп. **дошманка** м. 'душманка'.

**хрипнува** impf – в. **хрипне** ~ *Един ден, кату отиде аф гората да бере дарва, најде един харамие. Тогас парвиот харамиа му рече: "ниа имаме адет – и му показа едно дарво високу – ету това дарво ниа хрипнувами, гу бацувами на врхут"* [V,PM(66)].

**христи(ј)ан*** m 'верник што ја исповеда христијанската религија' ~ *едиин ден, кату просиши на сокакут, најде едни човеци, сакаха да идат на Мосха; му вели на них: "аман, братка мои, ако сти христиани, да ми земити и меника, да дојдам сос вас на Мосха!"* [V,PM(151)]; ~ *Мурарци па христијанско село биише и Алексуво. Штемница биише наито село, там са-берше и пазаро уф-питок. Не биише ного гулемо, ама колко сто дистина каити. Садамдасе-усумдасе каити христијане* [ВКук,Шт(288)]; сп. уште: за некое семејство што поради неморал немало авторитет во селото и членовите се потурчиле, тогаш коментарот бил следниот: ~ *"Зати тија и не беа христијани"* – значи христијанството освен религиски носело и други (морални) атрибути [ТГев(194)].

**христианин** m – в. **христи(ј)ан** ~ *три јуврјаи земаха по една тојага, ч'укат на гробот, ја детето му вели на јуврeиту: "зашто синјори, така го биити тузи христианско гроб?" Ја те му вел'ат: "го биими, зашто тос христианин борчлиа ни беше"* [V,PM(173)].

**христијански*** adj 'нешто што е поврзано со христијанската вероисповест' ~ *Имше и друзи села, турцки биа. Имше адно са-викше Карамутлија, Сардулмиа, Јани-маале. Там адно имше Рамна. Се тиа укул нас. Мурарци па христијанско село биише и Алексуво* [ВК,Шт (288)]; ~ *киниса, излезе кату от Вардарската капиа* (топоним во

Солун), *ч'а за појди на панагир. Кога гленда, на гробиштата на един христианско гроб три јуврјаи земаха по една тојага, ч'укат на гробот* [V,PM(173)].

**храсна** pf 'касна, откина' ~ *чиніха едін нов ихар и едін імаха. Ги удріха добіцату, фатіха да флеват на веткио ихар. При новију ихар имало една шума от мисірка синовети, олот га храсна* [V,PM (124)].

**хрăт** m, zool. 'ловџиско куче' ~ *мајка му му вели: "иди на ахăрју! Има таму едно жрјапче, татку ти гу беши оставил, тој ке да ти кажи!" Авџиолиа стана, отиде на ахăрјут, кога виде жрјапчету беши кату хрăт, не гледану от толку време* [V,PM(46)]; ~ *Тја, как го виде царјут, си угносила и му вели на Ил'а: "на такос мăж ме докара!" Тогај царјут зема лалата, отидоха на џамиата да си поклонат на Моамета. Тамо царјут си чини хрăт, а лалата заик* [V,PM(173)].

**хрăтле** n, dem., zool. – в. **хрăт** ~ *му вели: "тате, немој гајле бериш за това, туку иди, на меника да ми купиш едно хрăтле малку и една бăрза кубила"* [VPM,71]; ~ *дувечира, кога ке да си легнити аф чаирите, таму она дека ки спие, аку е мома, утринта ке да е тревата увјахната. Легнаха двата, ама хрăтленту сос опашката си земуваши от реката вода*[V,PM(71).

**хубавина** f 1. 'успешност' ~ *му вели: "а бре сінку... сега ти порачувам: ету толко пари ти оставам, толку стока, ... ама да си отвориш очите, сос ум да си вратіш, заштo сакам мојто име пак да работи, да си помни мојта хубавина"* [V,PM(7)]; 2. 'достоинство' ~ *владиката, кату чу така, заедноч стана и отиде сос жената на онаја кăшта, и фати да гу пее детету. И ошти не гу допеа, детето умрја; фатиха гу облекоха и гу зариха сос млогу хубавина* [V,PM(40)]; 3. 'добрина' ~ *и млогу от ониа мрави са убиеха: едни сос кони ги мачкаха, и други така ги таптјаха, ги утепуваа. Тојнака, рече да му чини една хубавина та извади от торбата три-четри комати, кладе на пăтју, и си собраха сичките мрафки* [V,PM,96]; ~ *царјут му вели: "ох сінку, голема хубавіна мі си чиніл, и јазе сам борчліа да ти чінам друго, што сакаш, само за това, што велиш, да ти искарам аф бела земја, не сам достоин"* [V,PM,136]; ~ *тогај детенто си ја зема нивјастата сос 40 товара алтуни, си отиде на дома му при неговата стара мајка, и Господ му е дал много хубавина* [V,PM,175]; 4. 'пријатна надворешност' ~ *На Цăрнодреха кату га замириса на човек, стана и дошла до таму близу, но, кату беши тојнака вăнк от неин сă-нăр не можа тјанака да гу види, ама тојнака га виде и са почуди на нејната хубавина* [V,PM(51)]; ~ *отидоха на халваџиницата, седнаха аф халваџичовата удаја и му вели на халваџичету да му докара халва; и веки от што са почуди царјут на неговата хубавина, не сакаши да се раздели* [V,PM(56)].

**хубавичка** adv – в. **хубау** ~ *за-ина тапса баклава трі прăста ина ука ш'икер, идна ука мет, ука и пулувіна браш'ну и сто драма ниш'иш'те, пулувін ука ш'имігдал за-гу-спич'еш' хубавіч'ка* [ВБог,Су(342)].

**хубăу** adv 'нешто сторено како што треба' ~ *петăлą сą-прувікнал: "Колку ją-зăвјан нашą ступанин шą-дą-умíра зą-ăднă- женą. Ни-*

*зи́ме дą-јą-нăбăхте́ ăдно́ хўбăу, тą-дą-по́мни"* [ВДр,ГБ(332)]; ~ *фатиха, пазарлук чиниха за некој педесет хил'ади гроша имани, го врăзаха хубае, еднош на хамалиту гу занесоха* [V,РМ(177)]; ~ *И вăрви, вăрвал, замрắкнува вăв една го́ра. Хў́буу ма дума: "Ја ше спа тук – казва – в горắта. Дé ше вăрва, казва, ше спắ в горắта". И, под ено дắрво, лéгнува там. Гледа – четириесе души хора, вăрв'ат* [ВДр,ГБ(333)].

**хў́мут** m 'направа во која се впрегнува добитокот за да влече (пр. кола, рало), јарем' – во контекстот што следува значењето е фигуративно: слика од свадбениот церемонијал во која стапувањето во брак се споредува со ставањето јарем на добитокот ~ *на́пкум ка:-зи́мат, ќа:-кла́ат нą стре́ди, ќи-гу-зи́мат и мо́мчто – и двý́јцта ду-едно́-дрý́го. Ќи-зи́мăт една бе́ла ри́за* (крпа), *то́г'и ки-ј-пре́гнат хў́мут* (младоженците); *уф-една́ ча́ша ви́но, ќа-а-напắлнат, и-пý́штат па́ри нắтре. Пусе́стримте па́ ќи-пе́ат. Ќи-мо̨кла́де бе́лта ри́за нą-гла́:вта. Утви́нцто ќи-да́де прắвно нą-мо́мчто, на́пкум нą-ниве́стта. На́пкум ќи-гу-прắфắрл'ăт ви́нто прắко-ниве́стта и прắко мо́мчто. Ча́шта ус-па́рте и с-ви́нто ќа-а-ска́пе та́мка нą зе́мјата* [ВГев,С(270)].

**хупка** f 'парче леб, залак' ~ *вечерта донели софра на царјувата керка, седна сос мајка и да вичерат, и тојнака седна покрај неа; тјанака дробјаши хупки да јади, тој невидин га земуваши* [VPM,34]; ~ *пак тјанака: "ах мале, човек има, скрихом ми земува хупките". Пак мајка и не веруваши. Довечереха, здигнаха софрата* [VPM,34].

**хуриет** m 'слобода' [ТГев(480)].

**хурч*** m 'кожена торба' ~ *и така́ се́тни стана́, отиде на дома́ му, сотвăрза хý́рчувету, што и доне́л от Стамбол, и кога́ извади́ они́е посте́ли, они́а пе́рници, они́а чý́да!* [V,РМ(19)].

**хуџе́т*** m 'документ' ~ *та́ја кắшта кăрпа́чинот га извади́ ду сто и педисет хил'а́ди... оти́де тил'а́лот, му вели на кăрпа́чинот: "а́јди, ста́ни да и́дими на мехкеме́ту да изва́диш хуџе́тут о-та́му!"* [V,РМ(18)]; ~ *отиде на кади́ата, му плати́ сто и четири́јси хил'а́ди, зема́ хоџе́тут от кắштата. От та́муќа оти́де и на о́ниј негоф приа́тел папучи́а* [V,РМ(19)].

**хăр** m 'заградено и покриено место за затворање на стоката' [ПК,2(127)].

# Ц

**ца́ва** (и: **цева**) f ’нешто издолжено, внатре празно, пр. парче трска за мотање преѓа, дел од пушка низ кој поминува куршумот и сл. – цевка’ [И,Гг(130)]; ~ *та́-ј ут тӑ̀рска, нӑ-н'а́а сӑ-мо́те ко́нцо ка́ сӑ-тка́а. Це́фта сӑ-кла́ве уф сува́л'кӑта* [ПК,2(127)].

**цал** (и: **цел** – за различната реализација на стсл. група **цѣ**- в. во загл. збор: **целива**) adj 1. ‘нешто исполнето до крај’ ~ *Са-догово̣ри́ле о́ти по́јуна́к ќе-би́де то́а шо ќе-иска́ре по́веќе во́ишки уд-гла́афта. Змео́ а̣-пикна́л ра́кта уф-гла́афта и искара́л не́кол-ку во́ишки. Ѓу́птино па́к искара́л це́ла ша́ка* [ВГев,Мир(272)]; ~ *Ми-спо́ре де́ду, но́гу ми-спо́ре. – Ами ко́ј тӑ-нӑучи́ тӑка́ спо́рну дӑ-о́раш си́не? Ура́чут уббӑрна́л о́чи нӑ-не́бту: “Го́спут, де́до, Го́спут мӑ-нӑучи́”. – Тӑка́, си́нку, Го́спут тӑ-научи́ и се́гӑ тӑ-блӑгусо́ве: де́н дӑ-о́раш, годи́нӑ дӑ-ра́ниш ца́ла ку́јкӑ* [ВВод(310)]; 2. 'кога нешто е комплетно, со сите делови' ~ *нӑ-то́ су́кӑт, уд-дӑ̀ска-ј нӑпра́вӑно, це́ло дӑ̀рво-ј де́лкӑно, и сӑ-туру́ве нӑ-ску́то, гу-туру́вӑт же́нте и су́кӑт нӑ-не́го ба́јнца, ко́ри су́кӑт. Има рӑ̀чка до-фа́иштӑт, па́ уд-не́го, се́-ј уд една́ шти́ца то* [ПДој(220)]; ~ *ка́ртоп, та́а ки́тка-ј кут то́пка, и́ма бе́ла бујá, це́лта-ј ут-мале́нкички ли́хчита* [ПК,2(57)]; 3. сп. опис на верски обред во Гевгелиско: – кога има празник попот *диге панагија* (пее над леб – литургија, на кој на среде има втиснат паскурник). *Панагијата* не треба да биде голема зашто попот се лути: *си ми дунсел цал леб, за десит души да ручат! Неје вaја нива. Вaја је црква! Малце дунеси, ама сус се срце дунеси! От ки дунесиш цал леб, Госпуд не са свал'уве да руче или да ти рече: “Аферим! Ти најгулема пугача дунисе”!* [ТГев(220)]; 4. ‘кога нешто се одвива целосно – во определено време, односно на определен начин)’ ~ *по́по па́ го-пи́те на-ја́гӑнто: “Ја́гнӑнце, бе́гнӑнце, шо прави́ ва́адан?” Ја́гӑнто удгово́руве: “Це́л де́н по-су́ј ри́дишта су́ј гӑргӑле́нки сӑм тӑркал'ува́л”* [ВКук,П(285)]; ~ *на-си́те бухчӑлӑ̀ци, на-зо́лва, на-чи́н-му, на-вују́ку-му, на-не́гувут те́тин, на-ку́мут (по-отѕӑ̀ди). Ќи-до́ат на-читвӑрто́кут ве́чӑрта. Ца́љут пито́к шо-и́миш чиjи́з ќи-гу-иска́-риш да-гу-гле́ат* [ВГ,М(269)]; ~ *Та́ткото на-мо́мата ќе-одгово́ри:*

*"Мо́мата хазǎ́р-е, а́ко са́каш да-пра́виме сва́дба... ќе-си-зе́вǎш тǎ́пǎн'е, – на-пе́тǎкут бите тǎ́пǎнут ќе-го-зе́ваш, це́ла сва́дба са́кам да-пра́виш* [ВЕв,Ба(288)]; 5. 'сиот' ~ *е, во ца́рут дǎ-би́де, дǎ-мǎ-зе́ва ме́не, ја́с нǎ-а́скирут ќи-му-ткајǎ́м ину-чǎ́дǎр – це́л а́скер дǎ-гу-пукри́е* [ДК,Лип(113)]; ~ *шо́ ќи-кри́јш, сѐ-ј нǎ-мигда́но, си-кажа́ла нǎ-ади́н, сја́а це́ло се́ло зна́а* [ПК,2(192)]; 6. изр.: **це́л ле́п смǎкна́** (= многу изел) ~*дује́х измо́ран, ка́ си-сидна́х, це́л ле́п смǎкна́х, кут ни́што* [ПК,2(210)].

**ца́ло** n 'сребрена монета' ~ *ни́а ќи-им да́дме ца́ло (сре́бǎрна па́ра), алтǎ́нче, зама́нска па́ра, и цвеќе и к'и́тк'ичка (кǎрǎмфи́л'че); вǎрза́ни сус цǎрве́н ко́ниц, сус-вǎра́к;* **бухчǎ-лǎ́к**: *кушу́л'а, га́шти, ри́за, чивре́ (пǎче́та), чура́пе, вǎркузу́н* – дел од церемонијата при свршувачката [ВГев,М(269)].

**ц'ани (са)*** impf 1. 'се договори за ангажман'~ *оти́де на кади́ата, му вели́: "кади́ ефе́нди, ја́зе сакам па́к да га зе́мам жена́та ми, туку да на́јдеш еди́н хола́, – ча они́а чове́ци, што́ са цјана́т за еди́н ве́чер да си ужѐнат, така́ ги ви́кат (хола́), – и да́ј му ко́лко гро́ша са́ка"* [V,РМ,11]; и: **цени** ~ *Сирома́хот ги зема́ пари́те, оти́де на дома́ му, ве́ли на жена́та му: "мари же́ну, Господ и нас на имја́л на у́м, тихиса, дојде́ еди́н траго́вец тука сос сто́ка, и сега́ са цени́х и ја́зе сос не́гу да и́да"* [V,РМ(13)]; ~ *зема пǎрстенот и киниса, отиде да тера татка му. И отиде на един грат, са цени на един халвациа,* да *му продава халва* [V,РМ(56)]; ~ *от таму Мајдон стана, отиде на царјувите сараи. Царјут гу виде и му рече: "не идиш на меника да са цениш?"* [V,РМ(73)] – во контекстот среќаваме проширена употреба на предлогот **на** наместо 'кај': *не идиш на меника;* 2. 'одредува цена, колку пари нешто чини' ~ *кату чу́ха свјато́т за не́говото има́ни, станаха си́чки, оти́доха до гими́ите, гу видо́ха и гу цениха сос це́на ха́рна, каква́ он са́каши* [V,РМ(14)].

**цап** m 'погодно стапче што се става меѓу конците на основата кога се ткае'. За да биде работата успешна *цапут* треба прво да го повлече некое дете или жена што имаат *лека рǎка и лек полуз.* При тоа ткајачката ќе рече: *"Боже пуможи! Сус леко да родум"* [ТГев(363)].

**ца́р*** m 1.'највисоко поставен, суверен во државата' ~ *де́тто трǎгна́ нǎ-гурбе́т. Ут-де́н нǎ-де́н мо́мта се-усе́ите. Слуги́ните ви́кат: "Ца́р-скǎта мо́ма те́шка". Ут-чуве́к нǎ-чуве́к нǎ-бǎшта́-ј се-чу́. "Аку-ј те́шка, ви́ке ца́рут, ки-а-зǎко́л'ум"* [ВКук(282)]; ~ *варзала писмото на гǎлǎбни крили и гу прати на татка и. Гǎлǎбот, кату отиде на царските конаки, кǎсна аф пенџерету, што седиши царјут* [V,РМ(63)] – во контекстот среќаваме множинска форма кај именка од ср. род со наставката **-и: гǎлǎбни крили** (м. "крила"), од што следува заклучок, се разбира и од други случаи, дека споменатава наставка станала универзален знак за множина; ова упатува на позајмен образец; ~ *ца́рут нǎре́дил бǎ́ргу дǎ-се-дуне́се па́рǎта́тку-им. Бǎ́ргу отишле, гу-зе́ле рибǎ́рут. И гу-пи́тǎт: "Е, дǎ-ни ка́жиш ут-де́ка и-на́јде ви́ја де́ца?"* [ВЕв,Кр(302)]; ~ *не́мǎло по́нǎприт че́шми нǎ-ку́ките, и́мǎло нǎ-се́луто че́шма идна́, а ко́а се-бе́рели не́кои три́ дивојчи́јна ути́шле нǎ-*

*че́шмăта дă-пăлнат во́да. Ко́а глида́ле, нă-ца́рут си́нут нă-ца́мут седи* [ВЕв,Кр(301)]; ~ *риче́ Го́спот на Учени́ците не́гови: Да си чу́ати ут сфе́тут, о́ти ки кре́нат рăците навраз ва́с, и ки ви кла́дат на апсана́та* (затвор), *ки ви но́сат на ца́рови и на бе́зити за́рди мо́јто и́ми* [MV,К(317)]; 2. изр.: **то́о шо гу-не́ма и-ца́ро не́-о-ја́де** (= кога нешто апсолутно го нема, тогаш го нема за сите) [ПК,2(199)]; **ца́р ќи-сă-ро́де** ~ *не́каа ниве́ста но́го а-чу́ват ка́-ј-те́шка, пă кумшиј́те ве́л'ат: „Е, ца́р ќи-сă-ро́де“* [ПК,2(210)].

**царву́ли** pl. 'примитивни обувки, опинци'~ *по́пот му ве́ли: "зна́иш ли да о́риш?" – "Зна́м по́пе!" Па́к му ве́ли по́пот: "ја́зе ти са́кам да ми си цја́ниш хизмиќа́рин от кук до кук и хати́р да не́ ти оста́ни, ча́ на ко́го хати́р ки му оста́ни, по една́ фа́ша царву́ли от грабо́т ки са изва́ди"* [V,PM,127]; ~ *момите тешко заспали, и тојнака ги здигна и двете моми на едно рамо и алтăните сос постелката, и побегнал; си отиде на дома му на мајка му и га си наумил, ча царвул'ут му остана на ламините кăшти* [V,PM,104]; ~ *скокна тогас от сандăкот, извади си ножут, зела и царвул'ут та га вели на ламјата: "остани сос Богом ламја!" И си побегна от ламјата, та си отиде на дома му, на мајка му* [V,PM,104]; ~ *и пак от един ден сетника отиде Половингăзју, чука на ламината порта, цăрвул'ут да тера. Тогас ламјата изл'ази и гу фати, гу варза на едно вреки нетри и гу обесил аф гриндата* [V,PM,104] – во контекстот имаме конкретна потврда за мешањето на предлозите: **'во' (аф)** наместо **'на'**, кога укажува на надворешност: *гу обесил аф гриндата,* и обратно: **'на'** наместо **'аф'**, кога укажува на внатрешност: *гу варза на едно вреки нетри.* Освен споменатава морфолошка посебност се среќава и една фонетска: присуство на остатоци од назализмот – **гриндата.**

**царица** f 1.'жена на цар' ~ *царјут, кога дојде на конаќут, гу најде таму и кату виде, ча от него повредин зет чинил, заедноч гу чини цар на неговоту месту, пак тојнака седјаши сос царицата му на рахат* [V,PM,37]; ~ *испа́жќе на Ста́мбул – л'у́јто (инса́нут) сă-бе́рăт да а ви́дăт ри́бăта. И цăри́цта чуја́ла, дује́ла да а ви́де ри́ăбта. Си́те а глида́ле, кă дује́л ре́т да а ви́де цăри́цта, умре́на биде́ќи сă-нăсмија́ла ри́ăбта* [И,Гг(111)] – во контекстот е изразено влијанието од турскиот врз македонскиот јазик, имено раскажувачот на приказната за да биде јасен и разбран, македонскиот или пошироко словенскиот збор **л'у́јто** го објаснува со турцизмот **инса́нут,** вакви примери проф. Конески забележил во трудовите на Ј. Крчовски и К. Шапкарев и во својата Историска граматика додава "Некои словенски зборови требало во прво време да се објаснуваат со соодветните турцизми што биле обични во народниот јазик"; во истиот контекст се забележува и еден архаизам, имено гл. прилог **бидејќи** се јавува во своето првично – глаголско значење, како партицип, а не како сврзник, што е денеска обично во македонскиот јазик: *а ви́де цăри́цта, умре́на биде́ќи сă-нăсмија́ла ри́ăбта;* ~ *едно врјаме един цар имаш една царица, се моми родиши. И кога била трудна царот и рекла: "еј царица, ако родиш и сега мома, да знаиш*

*оти ке ти закол'ам"* [V,PM,110] – во контекстот среќаваме три морфолошки посебности: употреба на номинативна форма во вокативна конструкција: *царот и рекла: "еј царица..."*; во истата реченица е засегната и категоријата род (субјектот во машки во спрега со предикат, л-фор. во женски род); исто така има употреба на перфективен наместо имперфективен глагол (*родише* наместо: 'раѓаше'); 2. 'пчела што носи јајца, матица' [ДК,Емб(104)]; 3. изр.: **сă-фăти́ла ца́рицта зă-дăржа́л'то, пли́га и испăднáло** ~ *димéк нéкаа мóма-ли, жéна-ли, шó сă-ḡáл'ни, нé-рăбуш̄и́ли, кá-ќ сă-нáаш̄ нă- мă̆ка, уд-мáлко нéшш̄о сă-умóруваш̄. Еш̄-ш̄ó-ј ш̄óо* [ПК,2(198)].

**ца́рјуф*** adj 'она што му припаѓа на царот' ~ *такá викáјке, тихúса, промина́ приз ца́рјувут конáк. Ца́рјувата кéрка гу чý, кáк вúкаш, излезé дури на пóртата, му вели́: "што продáваш господи́не?"* [V,PM (29)]; ~ *И пáк оти́де, земá од дрýгата смóква, га дадé накýси, и пáк са чинúла прили́чна ца́рјува мóма. И тогáс вéки чинúха свáдба гулéма, пуснáха хабéр на ца́рјут* [V,PM,29]; ~ *пак царјувата мома, как беши тебдил, га тури хизмет да чини на царицата и, кату са вратјаши толку време таму, мајка и не можа да га познај* [V,PM,36]; ~ *кату чу така царјув син, турил закон, момите да идат на војска да са бијат сос јунаците. На сички това хабер отиде, на сичките страни* [V,PM(71)].

**ца́рски** adj 1. 'нешто што се однесува на царот' ~ *дăнéска шéте, ýтре шéте, и сус-ца́рската мóма се-рăзгувáрăт. Днéс се-рăзгувáрăт, ýтре се-рăзгувáрăт и флúзăт уф-аднá грăди́на, дéка нéма нóго нарóт* [ВКук(281)]; ~ *утрината станáха от тамо, оти́доха на царскиј конáк, тогáс царјут му вели́: "скóру от двóрот ми и от мóјта цáрчина да побéгниш, учи́те ми да ти не ви́дат"* [V,PM,10]; ~ *нă-мáјка-му ѝ-устáва нóго злáто, и трăгнá дă-пăтýве. Удé уф-ади́н грáт гулéм, ца́рски И тáм сиднáл уф-ади́н сирумáшки áн. Анут бил срéшту ца́рскију кунáк* [ВКук(281)] – во контекстот прави впечаток линеаризацијата, имено два атрибута се наоѓаат во постпозиција во однос на именката, што се третира за особеност позајмена од балканските јазици: *ади́н грáт гулéм, ца́рски;* 2. изр.: **оди пу-царскó, дă-тă-виде Госпо** (во минатото постоеле релативно добри патишта меѓу градовите за кои се грижела државата, тој пат се викал "царски". Оттаму гореспоменатата фраза фигуративно значи: однесувај се и живеј онака како што треба, или како што "налага царот", за да немаш непријатности.

**ца́рсто** n 'господство' ~ *отговóри Исус та му-рéче: Наи́стина, наи́стина ти врéве, л'у кóј ни сá роди́ от гóре, не мóже да ви́ди ца́рсто бóжје* [ВДр,ТЕв(327)]; ~ *кóј ни сă роди́ от óда и от дýх, не мóже да флéзе фав ца́рстото бóжје; нувá шту сá е роди́ло от снáга, тóј е снáга, пак новá шту сá е роди́ло от дýх, тóј е дýх* [ВДр,ТЕв(327)].

**царува** impf 'во државата врши функција на суверен' ~ *И ету ки устáниш тéшка уф сă̆рцито, и ки си рóдиш дéти, и ки му кáжиш и́мито Исус. Вóа ки би́ди гулéм, и ки му дáди на нéгу Господи́н Бóг стóл (трóнут) тáткува. Да ки цáрува на кýќа Јакóвува ду вéка,*

*да царитйната му ки нéма крáј* [MV,K(316)];

**царчина*** f 1. 'држава, царство' ~ *тамоиниј цáр са случи да ýмри, и останáло санот му на цáрчината. И на ониа дни ймаиш кавгá* (војна) *сос дрýг цáр, беиш собрал ојска* [V,PM,9]; ~ *утрината станáха от тамо, отйдоха на царскиј конáк, тогáс царјут му велй: "скóру от двóрот ми и от мóјта цáрчина да побéгниш, учйте ми да ти не вйдат"* [V,PM,10]; ~ *флезé и тóј да са кăпи áф мл'áкото, си одáви нéтри, заштó мл'áкото бéиш захирлйа* (отровно). *Тогáс дјáтенто га земá дјун'á-ѓузелй, и са чинй цáр, и повéл'аши хéм онáја цáрчиа* [V,PM,124]; ~ *на средјá пăтју си заоблачй небéту, вати тéшко да грамй и да лăска. Тáму на пăтјут фарлй Гóспот кáмин от небéту, гу грăмна сос кóнјут му наеднó, ги загубй от земјата. Товá са и чýло по сйчката цáрчина* [V,PM(16)]; 2. 'божје царство, божја милост' ~ *на т̄óа врéми, дóшџал Јóсиф ут̄ Ар... ýмин, разбрáн, и он бéиш идéн шо чéкаши царитйнат̄а Госп̄одйнова, чинй нạéп̄' да ут̄йшал на Пилáт̄о да му сáка Ив-увап̄а снáг̄а* [MV,K (255)]; ~ *на грáт Самарйна ним да флéзите; тукý удéјтисте пóвики на загубéните óфци уф кýки Израйлцки. Да кáк ки си óдити, да прикажýвати, и да вéлити: ету си наближй небéсинта цáритина. Бóлни л'ýди да и лекýвати, крáстави да и чйстити* [MV,K(296)].

**цатка** f 'неквалитетна ракија – откако ќе истечат од еден казан 8-10 литри убава (л'ута) ракија, ќе почне да тече слаба ракија што се вика *цатка'*, а сосема на крај ракијата е со многу мал процент на алкохол, личи на вода и се вика *лангер* (првата ракија што истекува се вика *пратока*) [ТГев(355)]; сп. уште: **цатка** 'вино што ќе остане на дното на бурето' [ТГев(480)]; в. **цетка** – за измената на стсл. група **цѣ-** во **ца-** односно во **це-**; сп. **целива**.

**цвет** m, bot. 'дел од растение, развиена пупка со разнобојни ливчиња, таму се развива плод и семе', сп.: ~ змијáнăц — *трéва, цвéто кá ќо-дáде смăрде нóго. Длăги ги дáве куту сáбји, а смăрдăт. Мйсл'ум цвéто, а плóдо пóсле му стăнýве куту уд чинйчка клáиче, мáл'ка уд чинйчка, рáсте пу-кăрăвăто* [ПДој,Ник(122)]; ~ *пăлăмйда – трéва, бóцкăт лйстăта мáлце нă-врăо, гă-йма уф-нйските мéста, мéтăр и пýл мóж дă-пурáсне, цвéто нă-мóжум дă-вигу убјáснум, áли гóре мóж дă-дáде плóт куту гйнгăр, куту тóпче* [ПДој,Ник(122)]; и: **цăф** ~ *винсéл'о йма цăф кут-груздáк, цăфте бéло, гу-вйкат и* **тăрăн** (станува збор за багремот) [ПК,2(51)]; ~ *гу-ймше нóго уф-Трăкáјна* (река). *Рáсте кут бýн* (жбун), *ус-сйтни бéлички цăфчита, о-бéрăхме зă-мéтли* – објаснување за растението **врéш** [ПК,2(31)] – во контекстот се среќава архаичната множинска наставка **-ѧта**: *бéлички цăфчита*, што денеска нашироко е изместена од наставката **-иња**.

**цвете*** impf 'кога растение (цвеќе, дрво, трева) пушта цвет од кој може да се развие плод' ~ *сата каза преиштах, твоје лико не нај-дех] дур јутидох в Цариград, тамо ти најдех лико:] на две порти стојише, зилен вениц држише] веницут си цветише, бели китки црвени* [ТГев(41)]; и: **цăвте** ~ *цăфте бéли-жăлтинйкави кйтки, кулку шáкта кá тé-ј рăшйрна. Сéтне дáве плóт*

.– *мале́чки тупчи́нка, пắрво сă-цăрве́нки, се́тне стану́ват цắрни* [ПК,2(25)]; ~ *ку́куво гро́зде-ј ди́ва ки́тка, га-і́ма и уф-по́л'то и уф-ба́ришта. Ни́ско ра́сте, ус-си́ничко груздáче цắфте* [ПК,2(61)]; ~ *то́ сă-пуви́ве пу не́ко дắрво, сă-пука́чуве, цắфте бе́ло цве́тче и фи́но мири́се, нă-сла́тко* – објаснување за називот *повăт* [ПДој(123)]; ~ *тре́ва ка́-ј мла́да гă-ви́кăт ма́чиц, гă-бе́рăт зă-зе́ле. Ка́-ќ-пура́сне, пу́ште висо́ки рắчки, нă-вắро да́ве пу́пки, сă-рăспу́кăт, ца́фтăт кут-афи́он. Не́куј гă-ви́кăт бу́лка, ни́ą пу́пуниц* [ПК,2(92)] – во контекстот среќаваме форми од перфективен глагол во презент, појава малку позната во западните говори, ние ја констатиравме при истражувањата на јужните, егејски говори: – *нă-вắро да́ве пу́пки, сă-рăспу́кăт*; ~ *ту́шница – та́-ј тре́ва зă-би́шките, ни́ско ра́сте, пу-зе́мăта-ј то́, жắлти ки́ткички си́тни цắфте, и да́ве но́го се́ме, цắрно, си́тно*; изведено од стсл. **тѹкъ, тѣти** (= станува дебел) – општословенски корен, го има во рус., чеш., полски и др. [ПДој(123)]; сп. во ЕРБЕ(642) – објаснување за називот **тушница**.

**цве́тиц*** zool. ’инсект, голем колку мува, има фосфор на главата и ноќно време свете; се јавуваат во жетва време, светулка’ ~ *Да си умуати за ублéкло? Учејтисте ут цве́тицте уф урма́нут как пура́стат ни́то сą ма́чат, ни́то пре́дат* [MV,K(264)].

**цвеќе** n. bot. 'украсна билка' ~ *крај Морава градинка] крај Морава јуф градинка Русимка] росно цвеќе бирала] росно цвеќе се Русимка бирала] вит ми венци вијала* [ТГев(206)]; ~ *му-ре́кла та́ка: "Шо́ ќи-збо́рниш – сè триндắфили д-изле́гăт уд-у́стта". Та́ шо збурва́ла – сè триндắфили, ша́пки ле́пи, ле́пи... Де́уто де́ уде́л – сè пруда́вăл. Му-ве́ле: "Се́га ти ќ-о́диш у-нă-ца́ру дво́ру, ќи-ви́книш: Цве́ќе пруда́м! Цве́ќе пруда́м!"* [ДК,Палј(122)]; ~ *јуф бахчата, мале ма] хаман аман!] секакво цвеќе, секакво цвеќе, мале ма] моми што носат, моми што носат мале ма] хармасани моми* [ТГев(102)]; ~ *јузела је Трена ду две стомни] да ки јоде Трена на Бел-Дунав] да налије Трена студна вода] да наваде Трена цвеќе рано* [ТГев(172)]; и: **цвете** ~ *што изникнало секакво цвете] бело, црвено, жлăто, зилено] чудат са умат кого да пуичат] кого да пушчат, да гу заграде] Ристо да ода, да гу заграде] Марија да гу навада су чисто сребро] су чисто сребро, су десна рăка* [ТГев(164-165)]; ~ *и пак, што има на земјата дăрва, кăтки цвете и друго нешто; да га извади на едно кадро и да го избери аф орјахо нетри!* [V,PM(88)].

**Цве́т(л)а** (< **Светла**) ж. л. име запишано во Кукушко ~ *Цве́тла па́ не́-ј до́ма. И о́на и́ма ѓу́пцка пе́пăл нă-гắзо, не́ зна́а до́ма дă-се́дне ки* [ПК,2(166)].

**цве́тче** n, dem. – в. **цвéќе (цве́те)** ~ *то́ сă-пуви́ве пу не́ко дắрво, сă-пука́чуве, цắфте бе́ло цве́тче и фи́но мири́се, нă-сла́тко* – објаснување за називот **повăт** [ПДој(123)]; ~ *гу́лите сă-са́дат пу-дво́ришта, кут-пата́ти, сă-ја́дат жи́ви. Висо́ко ра́стат, и́мат цве́тчита* [ПК,2(36)].

**цвик** f ’течноста што се цеди од урдата, сирењето’ ~ *ко́га сă-из-мắлзе, сă-исце́дуве, и по́сле, ко́га е о́ште то́пло, сă-туру́вă си́рише и сă-туру́вă нă-то́пло ме́сто дă-сă-фа́те. Та́а во́да шо сă-це́де сă-ви́кă*

*сурувáтка, а ýрда аку прáвиш, уд-мăтăнúцăта, áку зéмиш да зăтóп-лиш нă-óјгино, тá шо сă-цéде цвúк и вúкăме* [ПДој(156)]; и: **цвúка** ~ *бóлиста блидúца* (кожена) *сă-ликýве ус-цвúка ут-сúринто. Сă-мáже чу-вéк и такá пумúнуве* [ПК,2(24)].

**цвили*** impf 'цика, писка преплашено' ~ *киниса на пăтјут да иди, и најде на един брјаст гол'ам едно гнјаздо от картал* (орел). *На гнјаздото имаши малки карталчита, и една млогу страшна змиа се качиши та ги јадјаши малките, и малките цвил'аха* [V,РМ(96)] – глаголот **цвили**, присутен во контекстот го немаме сретнато во други матери-јали; – во зборoформата **карталчита** е сочувана старата множинска нас-тавка **-ета**.

**цвинцóн** m 'специјален квас, со кој во четврток пред свадбата замесуваат *цвинцóн пугáча*' [СКук(339)].

**цвинцóн пугáча** f 'подзасладена пита којашто се меси в четврток пред свадбата во домот на младоженецот' [СКук(339)].

**цвол** m, bot. 'она што се јавува прво од семето пред да изникне, 'ркулец' [ТГев(480)].

**цволе*** impf 'кога семето што било на влага почнува да 'рти' – при сее-њето на лубеници и дињи, секоја седма или осма бразда треба да се *набразде* (да се изора подлабоко) бидејќи во неа ќе се направат *уџаци* во кои се става семе. Семето пред тоа на ден-два стоело во вода за да набубри и полесно да *цволе* [ТГев (332)]; ~ *фатúл да цвóле лýко, сáке до-сéјме* [ПК,2(127)].

**цеа** pf 'отсеа' – со промена на групата **-тс-** во **-ц-** ~ *и тјанака как чула, ча на татка ѝ ке да идат на гости, заедноч цеа брашно чисту и месила канеска, сос млогу радост га испекла на подница* [V,РМ(81)]; ~ *му вéли на дјáтето: "úди да му кáжиш на цáрјут, чéтри окú брáшино чúсту сáм да гу цéи, нéговата царúца да гу мјáси, едúн л'áп да гу чúни"* [V,РМ(122)].

**цéвичка** f, dem., – в. **цава**: 1.'мало парче од трска на кое се навива преѓа'; ~ *сифáл'кăта* (прибор за ткаење) *нă-стрéди úма áдно тéл'че, нă-нéго сă-кл́аве цéвичка ут-тăр-ска, нă-н'áа úма нăмóтно прéдно* [ПК,2(102)]; 2. 'совалка на машина за шиење' [СКук(339)]; 3. ~ *при-дáфка-ј трéва бис лúста, úма сé цéвички, цéвичките аднá уф-друга сă-нăддáвăт* [ПК,2(88)].

**цéде** impf 'низ порозна материја поми-нува млекото за да се отстра-нат нечистотиите' ~ *млéкуто кá ки-сă-измăлзе сă-цéде сус цéтка, а сúрнуто пá, кá ки сă-путсúре сă-цéде сус-цăдáлка* [ПДој(156)].

**цéдăна*** adj 'кога некоја течност поминала низ цедилка и станала чиста' ~ *кăде нáс нúă сáмо óбич-но прáвăме, óбично сúрне, úнăче кăшкăвáл, тăквú рăбóти нé знáјме дă-прáвăме. Гу-клáвăме уф-сăлă-мýра. Тил'мé гу-вúкăме óште кá нé-ј цéдăно. Пóсле ки-стáне стáро сúрне* [ПДој(156)].

**целива** impf 1.'бакнува' ~ *тоги, лелем, та прапала тенка Ванѓелино] те прапала да те најде Попуво Ју-ванче] кога гледе – што да виде, куту лис са тресиш.] Што си веле ем гуворе Попуво Јуванче]: "Дали сакиш Ванѓелино свеќа да ми светиш] или сакиш Ванѓелино, сабја да целиваш?"* [ТГев(41)]; – групата **цѣ-** во одделни источни говори се реализира како 'ца-' , таков е случајот во следниве контексти: ~ *јутад иде, џанум, лудо младо] лудо младо, џанум,*

*нежинено] си застана, Трено, са замисли:] "Дали китки, цанум, да наберум] или прстин, цанум, да и земум] или лице цанум да цал'увам?"* [ТГев(172)]; ~ *си отиде он уф цркви] да ја виде бела Јана] да ја виде да а цал'уве] ја цал'уват род руднина] род роднина и кумшији] ја цал'уват се прустуват* [ТГев(202)]; ~ *жената му, кату чу така, фати, гу пригăрна, и са цаливаха двата; така и момчету познал татка му оно час* [V,PM(88)]; – глаголот **целива** (или: **цалива**) претставува архаизам, се среќава во народната поезија (каков што е случајот), односно во црковната терминологија; 2. изр., клетва: **ла́дин до꞉-цели́вам** (да умре, да го бакнувам како мртовец) [ПК,2(127)]; исто така: **дă-да́а Го́спо студе́н дă-гу-цили́вум (шо́ по́ско́ро)** [ПК,2(195)].

**це́л'на** f ~ *лижа́шта ни́ва шо́ не́-ј рабо́тна но́го гуди́ни* [ПК,2(127)] ~ *ни́ва а́ку не́-ј рăзрăбо́тăна, устá́нна не́ о́рăна сă-ві́ке це́л'на* [ПДој(121)].

**це́на** f 'вредност, пари колку нешто чине' ~ *кату чу́ха свјато́т за не́говото имáни, станаха сíчки, отíдоха до гимíите, гу видо́ха и гу цениха сос це́на ха́рна, каквá он сáкаши* [V,PM(14)].

**цепајне** n – кога црницата е многу старо дрво, подмладувањето се врши со *цепајне*. Од стеблото на старата црница со *цепајне* се отстранува една четвртина од стеблото и така тоа се исчистува од црвојадина и се подмладува [ТГев(352)]; в. **це́пе**.

**це́пе*** impf 'со остар предмет, пр. со нож или со секира прави нешто на парчиња' ~ *гу-вăрзáле, мáш и жéна и турíле пра́во кăзáно, во́да да сă-то́пле. Ќо꞉-(*ќе го*) свáрăт, ќо꞉-изéдăт, а о́н вăрзăн. Вăрзăн-еј, жéнă-му стăке о́гино. Е, са꞉ зéла дă-це́пе не́куј дрăфчка* [ПДој,Ник(159)]; ~ *сíтнички дрăфцта устá́нуват ду-чикóро кá це́пме дăрва ус-бăлтíа. Не́куј и вíкат ципнатíнки. Тíа и-збíрме за-по́тпал* [ПК,2(42)]; – *Рогусот* го берат од *Арџанскиот ѓол'* или од *Енџевардарското езеро.* Пред да почнат со ткаењето (на рогузините) прво ќе ги одделат тесните лисја (ги викаат *лико*) од широките. Потоа *ликуто се цепе* на тенки делови за да може да се *суке* т.е. да се прават *врвци,* што служат како основа при ткаењето на *ругузините;* кога се ткае *се топат* во вода и *врвците* и *рогузот* што се ткае. *Ругузините* служат на нив да се седе или да се спие; исто така со нив се обложуваат вратите и прозорците зимно време за да се задржи топлината. Имаат *лице* и *опко* [ТГев(352)]; ~ *кăжáл нă–бăлтíцата. Бăлтíцата кăжáла: "Убви сýј дрăфца си-ј-це́пум, áс не́ íдум". "Не́ íјш, áма ќи–кáжум на-кáмно дă-тă-ј-сáбе"* [ВКук(291)].

**це́пка*** f 'ситно парченце од дрво'~ *а-зăклáх кукóшкăта нă-чикóро; збéр-ги це́пките шо-сă кул-чикóро* [ПК,2(130)].

**це́пкичка*** f, dem. – в. **це́пка** ~ *це́пкички íма пукрăј чикóро* (пенушка) *дéк це́пме дăрва. Ус-це́пкички си-зăпáл'увме о́гино нă-сăбáјле зíмта* [ПК,2(127)]; в. **ципнатинка**.

**це́пуве** pl. 'стапчиња што не дозволуваат да се мешаат нишките при ткаењето' [ПК,2(127)].

**церма** f 'вид болест' – кога дел од човечкото тело не реагира, но таа болест не трае долго и сама од себе поминува по 2-3 месеци [ТГев (243)].

**це́та** pl., zool. 'пци' – обично во клетва: ~ *це́та дă-тă-јáдăт булáки*

(да-ј Боже кучиња да те јадат) [ПК,2(127)].

**це́тка** f 'направа низ која поминува млекото кога се цеди' ~ *мле́кута ка́ ки-сă-измăлзе сă-це́де сус це́тка, а сíрнуто пá, кá ки сă-путсíре сă-це́де сус-цăдáлка* [ПДој(156)]; в. **цатка**.

**ци́** pl.'кученца' (sing. ?) ~ *му-ве́л'ăт: "Кулкáви цúте пурăстéа? Двé цú и иднă-мáчка ти-рóди". А-фăрлúле* (мајката) *при-пáткиmе тáму, у-круииніцuте. – "Фăрлите-му трó лéп, нéка јáде!", му-рéкăл. И тá кóга и-вúшла, му-рéкла: "Гóспуди, шó рéку јáс, тú шó ми дáди"* [ДК, Лип(114)].

**цивизлија** adj 'нешто со кафена (браун) боја, (во случајот облека *џубе)* – од страна на девојката за зетот ќе спремаат материјал за *џубе*, во минатото со *цивизлија буја*, а потоа со затворено-плава [ТГев(154)].

**циви́лин*** adj, opp. на воен, т.е. граѓански ~ *пругувурú тăкá аднó дéте: "Ас, рăчé, ки-вă-искáрум ут Сóлăн". Е, е, áрно, зăмáме рýбите, нáиите рýби, цивúлните, и тóă, дéте дујдé уд-вéчăрта. "Ут-Сóлăн ки излéзме нăвóнка, вúке, удéјте дудéк ќ-óјте, сáмо зă-рýбите дă-нé вă-фáтăт"* [ПДој,Пат(172)]; ~ *и трăгнáме пéшки, прáво. Цивúлни трăгнáме, ќи-пăтýвме дéнџки. Кóј кá- ки-нă-стрéтне: "Уд-дéк сте брé?"* [ПДој, Пат(172)].

**циганка** f 'припадничка на ромската заедница' ~ (ричел)*: "... тáа дăвóјка мéне дă-мă-чýве, дă-мă-глéде чити-рúјсе дéна, а тú зă-трú дéна дă-гу-зéмиш бăкшúжо, и сáкиш-пă сúчко дă-ти-кýпум." И цигáнкăта гă-изгурéли уф-ругузúнта. Ду-тáм-еј* [ПДој(165)].

**ци́ка** impf 'вика со кречлив глас' ~ *Тúе нимáле дéца. Рăнéле инă-бúшка. Е, удвичéрта стáрут му-рéкăл: "Утре ќ-ă-зăкóлиме бúшкăта. И јáс ќ-óдăм зă-дăрва, ти ќ-óјш зă-вóда. И бáбăта вóда тáм дă-пăлне нé мóже. Су-ришéто и су дăрмýн нé-сă пăлне вóда. Плáче, чúне, вúка, цúка – нéма* [ДК(Дур),145]; ~ *кă-сиднáле, кă-јáиле, пúле... уфчá-рите си-зăспáле. Дéуто излéгăл нáдруф. Фăтúл дă-кáшл'а. Уд-во кăшл'ájнито нóгу, сă-уплăшиле óфците, избигáле. Бáбăта плáче, плáче, вúка, цúка: "Кă-д-и-субéре óфците?"* [ДК(Дур),145].

**цилу́фка** f 'бакнеж'; сп. изр.: **уд-цилу́фка ду́пка не́ би́ве** ~ *óди, шéпи, чúни, áма сè ус-акăл; уд-цилýфка дýпка нé бúве* [ПК,2(205)].

**ци́н – ци́н** interj 'имитирање на звукот што го испушта птицата *ци́нка'* [ПДој(126)].

**ци́нка** f, zool. ~ *пúле* (птица) *зúмăта шо вúке цúн, цúн, цúн. Знáм óт дрýјсте и вúкăт сúпка. Сúвичка-ј, а тýк úма бéл гердáн* [ПДој(126)].

**ци́нке** impf 'кога птицата **цинка** пее' ~ *нéкуј и вúкат чúнка. Она сè цúнке. Сè си-прáве: цú, цúн, сáке снéк. Кá ќи зăцúнке, дýр дă-вúјш ќо-дунéсе снéго. Мăлéчка-ј, жăлтичка-ј* [ПК,2 (127)].

**ци́нцарка** (и: **цинцарка**) f 'вид тиква' ~ *мăлéчкичка, шăрéнка тúквичка зą-лúчне, ќи-сја-тýриш нă-врăс пулúцта, нóго áрно мирúсе. Она-ј жăлтичка ус-шáрки бéли, зилéнки, чúниш чувéк а-шăрáл. Мóре пó-áрно. Она нé сă-јаде. Адни-пă сă ус-рóкчта. Тúа сă-бéли, крéмуви пóвике* [ПК,2(127)]; – во контекстот се присутни две граматички посебности, едната е во врска со редоследот на зборовите – атрибутот е во пост-позиција во однос на именката, што се третира за позајмен образец од балканските несловенски јазици: *ус-шáрки бéли,*

*зиле́нки, чи́ниш чуве́к а-шӑра́л;* втората посебност е морфолошка: присуство на архаичната множинска наставка за именки од ср, род **-ета:** ~ *адни-пӑ сӑ ус-ро́кчта. Ти́а сӑ-бе́ли, кре́муви по́виќе.*

**ципнати́нка*** (< цепнатинка – со редукција) f 'деланка' ~ *си́тнички дрӑфцета уста́нуват ду-чикро́ро ка́ це́пме дӑрва ус-бӑлти́а. Не́куј и ви́кат ципнати́нки. Ти́а и-зби́рме запо́тпал* [ПК,2(42)]; в. **цепкичка**.

**цirимо́нја*** f 'свечено организирање на нешто' ~ *са причу́ло това́ до крај зе́мја, ча та́ја же́на е нај ги́здава, еди́н ца́р са́каши да га ви́ди; и питаиште́м-питаиште́м најде́ Кулу́фкувата кӑща, влезе́ нетри, гу прија́ха сос мло́гу радост и мло́гу циримо́нја му чини́ха* [V,PM(12)]; ~ *даскалут кату виде владиката, ча носи дете, си зарадува и стана прав на ногите си, гу досрети и му чини млогу циримони* [V,PM(37)]; ~ *оти́де Кира Ма́ргу на ца́рјут му рече́: "добре́ ми до́јди, ца́рју сфа́ту!" И чини́ха спрӑти аде́тут мло́гу циримо́ни. Вечерта́ на ко́ните, на ме́сто зо́п, алтӑни да́ваши* [V,PM,140-141]; ~ *приближиха аф селото и отидох аф кӑштата ми, седнаха аф удајата, и сиромахувата мома излезе прет гостут и му рече: "добро дојди!" и му чини неколку циримони* [V,PM(37)].

**ци́фка** impf 'кога пиле, пр. врапче, испушта глас' ~ *Се́де нӑ-ӑнӑ-плӑ-ни́нка и сӑ-чу́де шо́ дӑ-пра́ве, незнӑе де́кӑ дӑ-фа́те. Ле́же та́м пуд-ӑнӑ-се́нка, ко-пу́ле та́му ӑну-пи́ле ци́фка нӑ-ӑнӑ дӑрви́че и во́ ко-си-фӑрле о́чите, пу́ле та́му ӑнӑ-зми́а* [ВВод,Крон(312)].

**цифу́н** m 'дел од воденицата, долниот дел од *буката* преку која се тера вода до воденичкото коло' [ПК,2 (126)].

**цица́рки** pl. 'момински гради' [СКук (339)].

**ци́це** (и: **ци́ца**) impf 1.'смука млеко од млечните жлезди на женски суштества' [СКук(339)]; ~ *то́о на́што ну́че ци́це али́с си́вик* (= смок; се верува дека смокот цица млеко) [ПК,2(101)]; [ПДој(126)]; ~ *тиа двамина питаиштем-питаиштем га најдоха дупката и, кога влезоха ф неа, видоха самовилин син, спиши и га цицаши царјувата мома* [V,PM (63)]; ~ *бо́листа* **булмӑџа́** *мӑле́чките, биби́нта гӑ-пра́вӑт. Имат но́го бӑлга́ме* (шлајм), *нӑ-мо́ж дӑ-ј испл'у́т и зӑ-то́о ба́пте ус-прӑс им-ги-ва́дӑт, им-три́ит нӑ-грӑпчето на-пле́шките. То́-ј ут-сту́т, а́к измӑрзне мале́чкуто о́ш ка́ ци́це* [ПК,2 (26)]; ~ *ко́га ки-сӑ-уја́гне о́фцӑта, о́на ки-зи́мӑ ки-гу-избли́же ја́гнето, ки гу-учи́сте и по́сле тре́бӑ дӑ-гу-пудо́ји, значи дӑ-ци́це* [ПДој(156)]; ~ *и́сто и кра́вӑта тӑка́, те́лето тре́бӑ дӑ-гу-пудо́ји пӑрво, дуде́ка-ј мӑле́чко, по́сле о́н ки-ци́це са́мо. Аку не́ са́кӑме дӑ-ци́це туга́ј гу-удби́вӑме уд-ма́јкӑта* [ПДој(156)]; 2. изр.: **уд-де́вит ма́јки ци́це** (= има голема материјална помош од повеќе места) ~ *зӑ-ву́јк-ти ле́сно-ј, он уд-де́вит ма́јки ци́це; му-но́се де́лт ти, па се́тне дру́кте и ка гле́ји ни́куј нӑ-мо́ж до-сти́гне* [ПК,2(303)].

**цице́л'** adj 'кога нешто е многу солено' ~ *рӑчо́ко ва́адин би́ше цице́л'* [ПК,2(127)].

**Цофа** – ж. лич. име запишано во Гевгелиско ~ *мори јутад иде дајл'ан* (красавица) *Цофа, л'у-л'а-јеее!] Мори, што и веле дилбер* (убавец) *Мито: л'у-л'а-јеее!] Мори јоди Цофо да се л'ул'ме* [ТГев(69)]; ~ *до́д-Цо́фа кут-ма́јка-ј, си́т-сӑ укул-н'а́а, и си́нуфто и сна́јте, си-ј-и́ме кут свој ште́рки* [ПК,2(171)].

**цо́ха** f 'вид ткаенина – чоја' ~ *от та́мо оти́де на мердеве́но на́ ска́лата. Ска́лата и́маши четири́јси басама́ци, посте́лени сѐ со́с цо́ха, и о́ни бе́ха се́какква тјурли́а* [V,PM(123)].

**црево** n 1. 'внатрешен орган кај човекот (и кај животните) низ кој поминува храната' ~ на празникот *Вилики Питок* домаќинката уште пред да изгрее сонцето во еден сад, измешано ќе свари: малку пченица, малку јачмен, 'рж, пченка, овез, бело просо, малку пипер и малку црвен пипер, измешано, па кога ќе се појави сонцето од оваа мешавина им дава на кокошките, и таа што ќе касне: *и црева ји са чинуват јајца* (т.е. ќе носи јајца во изобилство) [ТГев(58)]; и: **чрево** ~ *и па́к фати то́јнака да ве́ли: "о́х се́стри, излезе́ти да ви́дити, што ни пусна́ха ма́јките ни! Ама ви́а аку не са́кати да изле́зити, а́з ки ги зе́ма бакши́шите и не фле́вам ве́ки не́три аф това́ смардли́во чре́во"* [V,MP,29]; 2. изр.: **цре́фта ми-сӑ-убарна́а** (= кога некој многу повраќал) ~ *ка́ ќи-ви́дум г̄у́бришт̄а п̄у-дво́ро цре́ф̄та ми-сӑ-убрӑш̄ат̄* [ПК,2(172)]; **кут црева сӑ** (= се кажува за луѓе што се многу поврзани, може, но не мора врската да е фамилијарна) [ПК,2 (172)]; **и црева се баре карат а кам да са не карме није** (= расправијата, кавгата меѓу луѓето, особено меѓу оние што работат заедно, е дел од животот, оттаму и поговорката); во контекстот прави впечаток линеаризацијата: глаголот и кратката зам. форма се одделени со негацијата *(да са не карме)*.

**цреп** m 'сад во кој се сади цвеќе; има широка уста' ~ *са́ке нӑ-то́о цре́по дӑ-му-сӑ-прува́ле* (отвори) *не́кадyпка ич не́ исте́чуве во́ота, зӑто́о чимре́е цве́кето* [ПК,2(89)].

**цре́фце*** n, dem. – в. **црево** ~ *то́о ја́гӑнто рӑстӑрбу́ш-го, измиј-гӑ тӑрбуши́нта, ту́р-ја да сӑ-сва́ре, ту́р-ги и цре́фцта* [ПК,2(116)].

**црешa** f, bot. 'овошно дрво со плодови што на пролет најрано зреат', Prunus avium', и: **чуре́ша*** ~ *нaaдна́ чӑпра́шка сӑ-ре́дат сѐ две́чки чуре́ши, пу-две́чки, ка́-ќ сӑ-нӑпӑлне – то́-ј виша́ло* [ПК,2(31)]; ~ *ста́мбулка та́-ј чуре́ша, о́на-ј гуле́ма, рупкул'а́ва* (*рупке* кога се јаде), *но́го-ј у́бува* [ПК,2(106)]. – Таневиќ освен *цреша*, од Гевгелиско ги наведува уште следниве имиња на овошки: *смоква, зарзалија* (кајсија), *миндал* (бадем), *калинка, праскавица* (праска), *сирка, му́шмула* и др. [ТГев(350)].

**црешар** m 'период кога зреат црешните, месец мај'; во Гевгелиско уште се запишани следниве народни називи за месеците: **коложег** 'јануари', **сечко** 'февруари' (сп. изрека: *сечко сече, марта дере, април носе кожи да пурдаве)*, **житвар** 'јуни', **бил'ар** 'јули', **прабражденски** 'август', **бугуројчин** или **груздубер** 'септември', **митровски** или **касим** 'октомври', **листупад** 'ноември', и **гулемјут месиц** или **бужиќов** 'декември' [ТГев(...)].

**црӑф*** m, zool. – в. **цӑрвик** 1. 'мало животинче, влекач'; 2. изр.: **у–г̄ӑзо цӑрве има** 'многу е немирен' ~ *а́нцак сӑ-вӑрт̄е, ме́ст̄о не́ о-фа́шт̄е, цӑрве у-г̄ӑзо и́ма* [ПК,2(203)]; сп. клетви: **црве да вариш** (= да имаш тешки рани, со црви) [ТГев(319)]; **цӑрве дӑ-т-ја́дат** ~ *диме́к уфзе́мт̄а дӑ-т̄-т̄у́рӑт̄, дӑ-т̄-зако́пат̄ и-т̄а́мка цӑрве дӑ-т̄-ја́дат̄* [ПК,2 (210)].

**црӑвче** n, zool., dem. – в. **црӑф** ~ *И ут-три́те де́на ки-си-по́чниш ки-сидро́биш ли́шче, ки-си-набе́риш ли́с*

*ут-цӑрни́цута и ки-си-а-ра́нии. И о́на то́гин не-мо́ш да-ја́де, мо́ќут са́л гу-сму́ка на-ли́стут. Ама пу-идна̨-ниде́л'а ки-по́чне црӑвче да̨-са̨-пуја́вуве е́ндрӑчку* [ВМег,Стр(317)].

**цувиса́н*** adj 'умрен' (за животно) ~ *о́де лигну́ва нӑ-пӑтут лиси́цӑта ѓо́а цувиса́на сӑ-чи́не. Пуми́нвӑт риба́рте, м-уди́рӑт две́ стӑпо́ј, ӑ-фӑрл'ӑт нӑ-врӑ-са́мӑрут узго́ра. Она, идна́ пу-идна́ и-спушту́ва пу-пӑтут* (рибите) [ДК,Лип(118)]; ~ *нӑ-дру́гуто де́н па́ утишла, па́ лигна́ла нӑ-пӑтут. Пуминýва риба́ринут. И па́к сӑ-чи́не куту-цувиса́на. Риба́ринут ве́ле: "Ај ма нӑ-же́нтӑ-ми па́ ќи-му-пра́м бу́нда"* [ДК,Дур(143)].

**цуре** n 'едно од именувањата за машко дете уште некрстено' – новороденчето додека не се крсти не смее да се носи надвор, ниту пак смее да се бакнува, зашто се третира за нечисто; освен *цуре*, го викаат и со други имиња: *ѓупче, шилеже, путфрлено* (ако е машко), *пуже* (ако е женско) [ТГев(113)].

**цуцу́лче** n, dem. 'собрани перца на купче на главата на птица' ~ *пу́пуниц еј пи́ле, пе́е нӑ-про́лит, кул-Бла́гувиц, о́н-еј шӑре́н, бе́ло-цӑрве́нко, и́ма цуцу́лче нӑ-гла́фта. Пе́е: пу́-пу́-пу́; ку́лку ја́рбица-ј* (< јаребица-е – со редуција и елизија), *а́к тӑ-прӑби́е сӑба́јлин нӑ-гла́дин куре́м* (стомак) *ќи-ти-смӑрде дио* (издивот) [ПК,2(92)].

**цуцуле́с** adj 'нешто издолжено, со врв' ~ *пу̨дна́х нӑ-а́јн* (еден) *цуцуле́с ка́мин, си-дупи́х куле́нто; ти́а̨ па̨-тлӑца́не сӑ-цуцуле́сти, не́-сӑ ут-ста́рто се́ме, ти́а̨-сӑ сја́а до́нцини уд-не́где* [ПК,2(128)].

**ц(ӑ)** (< 'ќе се') part ~ *на̨-вра́тта ми-дӑде́а едно́ мӑшко де́те прӑд ме́не; му-дӑде́х а̨дна́ кушу́л'а и а̨дна́ кӑрпа и а̨дна́ јабу́лка. Уф-пуниде́лникут пусе́стримте ц-сӑ-ублече́ат уф-ни-ве́стини фуста́јне, пубра́тимте ус-шӑми́јки (тул'бе́јне) на̨-гла́вта* [ВГев,С(270)].

**цӑдалка** f 'порозна крпа низ која се цеди сирењето' ~ *мле́куто ка́ ки-сӑ-измӑлзе сӑ-це́де сус це́тка, а си́рнуто па́, ка́ ки сӑ-путси́ре сӑ-це́де сус-цӑда́лка* [ПДој(156)].

**цӑрве́н** adj 'нешто што ја има бојата на крвта' ~ *ни́а̨ ќи-им да́дме ца́ло (сре́бӑрна па́ра), алтӑнче, за̨-ма́нска па́ра, и цве́ќе и к'и́тк'ичка (кӑрӑмфи́л'че); вӑрза́ни сус цӑрве́н ко́ниц, сус-вӑра́к; бухчӑлӑк: кушу́л'а, га́шти, ри́за, чи́вре́ (пӑче́та), чу-ра́пе, вӑркузу́н* [ВГев,М(269)]; ~ *сата каза прешитах, твоје лико не најдех] дур јутидох в Цариград, тамо ти најдех лико;] на две порти стојише, зилен вениц држише] веницут си цветише, бели китки црвени* [ТГев(41)]; ~ *уд мајка рудена на сам ден Благувиц] на сам ден Вилигдин, лудо, сум крстена] сус рујно, благо вино, лудо, сум бајнана] сус бело млеко, лудо младо, пулијана] за тоја сум лудо, бела ем црвена] бела ем црвена, блага шикирлија* [ТГев(97)]; ~ *што изникнало секакво цвете] бело, црвено, жлӑто, зилено] чудат са умат кого да пушчат] кого да пушчат, да гу заграде] Ристо да ода, да гу заграде] Марија да гу навада су чисто сребро] су чисто сребро, су десна рӑка* [ТГев(164-165)]; во Солунско: **червен** ~ *кату са и опи́л, оти́де пра́ве на́ тавла-ханата, најде́ та́мо четири́јси ку-би́ли, една́ бе́ла, дру́га черве́на, дру́га жӑлта, дру́га цӑрна – се́којa со́с дру́га бојá бе́ха* [V,PM,123].

**цӑрве́на прӑс – цӑрве́на зе́мна** f 'специјална земја со која ги мачкаат

земјените подови' ~ *бúх зă-цăрвéна прăс, ќи-мáжум зимнúко. Цăрвéна прăс нóсăхме ут-кăт Трăкáјна* – име на река [ПК,2(128)].

**цăрвéнко** adj, dem., n – од 'цăрвен' ~ *пýпуниц еј пúле, пéе нă-прóлит, кул-Блáгувиц, óн-еј шăрéн, бéло-цăрвéнко, úма цуцýлче нă-глáфта. Пée: пý-пý-пý, кýлку јáрбица-ј, áк тă-прăбúе сăбáјлин нă-глáдин курéм* (стомак) *ќи-ти-смăрде дио* (издивот) [ПК,2(92)].

**ц(ă)рвен-перка** f, zool. (Skardinius erythropthalmus) *'тá-ј дóјрăнцка рúба* (со црвени перја)' – освен *црвено-перка* во Гевгелиско и Дојранско се забележани уште следниве називи на риби: *платица* (слична на *црвено-перка*, но поголема), *турна*, *јегул'а* (односно: *јангула*), *бубуцан* [ТГев(391)].

**ц(ă)рвенчо** m 'име на коњ според бојата' (во Гевгелиско, освен *црвенчо* се запишани уште следниве имиња на коњи: *крчо*, *абдал* (ако се однесува неразумно), *клинкало* (ако потскокнува на една нога), *каскало* и *кл'ускало* (според начинот на трчање), *сивчо*, *јурук* и др. [ТГев (374)].

**цăрвесе (се)** pf 'кога на некое место, односно на ткиво, ќе се појават црви' – болното добиче од *шап* не може да оди, криви. Се лекува на тој начин што се земаат десетина влакна од опашот на коњ и со нив се трие местото меѓу папците од копитото, освен тоа на болното место сипаат петрол и катран за да не *црвесе* [ТГев(381)].

**цăрвéнка** f, bot. 'сорта на пченица' ~ *жúто сéат, ичумéн, рăш, увéс, урóф, лéшта, усáтка – за чинúцта – жúто. Има цăрно клáс. Бéла-ј чинúцта, ама цăрно клáсе. Дрýăгто – цăрвéнка* [И,Гг(119)]; во Кукушко: **цăрвéно жúто** [ПК,2(128)].

**цăрвик** m, zool. 1.' – в. **цăрвук**'; ~ *нúм гă-сéј прéсноóркăта* (наскоро орана нива), *нéк пустóо* (нека причека), *цăрвик ќи-изéде сè* [ПК,2(88)] – во контекстот еднинската форма: **цăрвик** (*ќи-изéде сè*) се јавува со значење на множина; исто и во Солунско: ~ *нúму да си бéрите за вáс стóка на зéмнјата, шо гу изидýат цăрвиц и згýра* ('рѓа), *и арамúити шо уткóпуат и крáдат. Да си бéрите за вáс имáнјо на нéбито, шо нéма за нéгу нúту цăрвиц, нúто згýра да гу изéди и нúто арамúити да гу уткóпат* [MV,K(282)]; 2. fig. 'слабуњаво дете' ~ *áјн цăрвик-еј, áма јá инáт дă-вúјш* [ПК,2(128)]; 3. изр.: **цăрвик уф-дăрво** 'досадно и перманентно уништување' ~ *сáмо тă-јáде, алúс цăрвик уф-дăрво* [ПК,2(152)] – в. **червие.**

**цăрвинáва** f 'црвенило' ~ *Кара-Тупрáк еј цăрвинáва уд-бýлки, нóго ги-úма, цéлто пóле-ј ус-бýлки* [ПК,2(128)].

**цăрвинáк** m (и: **цăрвинúца**) 'црвена земја' [ПК,2(128)].

**цăрвиника** f 'кожена болест, ја викаат уште и **црвен ветар**'; се јавува во два вида: *сијна* и *жлăта* (би требало: 'жăлта'). *Сијната* не пушта никаква течност, затоа ја викаат и *сува*, додека *жăлтата* излачува *жăлта* течност. Народот верува дека болеста *цăрвиника* доаѓа од каснување од некои инсекти; се лекува со *чтирасат турлији* (40 видови) лекарства измешани. Споменатава болест треба внимателно да се лекува бидејќи од неа остануваа траги на лицето. Како прв лек се користи земја *цăрвиница* "иловача" од која ќе се направи каша со која се обложува кожата зафатена со *цăрвиника.*

**цăрвук** m, zool. 'црв' [ПДој,Фур(130)]; во Кукушко: **цăрвик** [ПК,2(9)].

**цăрвăли** adj 'нешто со црв, во случајот **вăјца** = јадица' ~ *и стварно-ј тó, ни ка прáвăхме вăјци, цăрвăлиј вăјци, ут-пéпăлта, ти тука ни-сă-скăпувăт, прăстуто. Пéпăлта-ј нóго л'ута, усóбăно тáа ут-ишóрăт пéпăл, нáј-л'ута-ј. И дéтто зă-една нăдéл'а врéме, о-искáрувăт ут-кóжта* [ПДој(148)].

**цăрвăнуш** adj 'со нијанса од црвената боја, црвеникав' ~ *вилигдăнче еј кита,* цути за Велигден (оттаму и називот), *цăрвăнуш* цвет има [ПДој(123)]; ~ *áдин цăрвăнуш чувéк бише, áма áј-го и-óн сј-умрéл* [ПК,2 (128)].

**цăрвăнуша** f, bot. 'вид печурка, одозгора бела, а стеблото црвено' [ПДој(123)].

**цăрка**[1] impf 'извлекува млеко од млечните жлезди на женски суштества – молзе' ~ *тогáс дјун'á ѓузели му вели: да флéзиш áф морéту, íма четирíјси кубили, да зéмиш един казáн сос дéвет рачиџки, да ги цăркаш кубилите да са кăпи цáрјут áф оновá мл'áку, тогáс ки гу зéмам цáрјут!* [V,PM,124].

**цăрка**[2] impf 'силно вика, со нервоза'~ *Ка гу видéа учениците шо бéши газáл уф мóрито, са трумаксáле, и вил'áле гиá таласăм биле. Исус éмен и викнá на них, ем вéли: Елáјтисте на умот, јá-сąм. Нили бéши вéтар силин му паднá стрáх, да зафати да с путунуа, а викá, ем царкá: Афéндо пóможи* [MV,K(267)]; ~ *тии па шо удиле нáпри, гу кáраа да мóлчи* (да не вика). *Па óн óшти пóвики цăркаши, ем вéлише: Давидово син, прóсти ми. И застанá Исус да пувéлја да му нóсат кри нéгу. Кá сă наближи óн, му питá на нéгу, и му вéли: Шо сáкаш да ти чинам? И ј-óн рéкąл: Афéндо да разглéдам?* [MV,K(280)].

**цăрква*** f 1.'храм божји за христијаните' ~ *пупăдиáта чéсто пăта сă-нăјдувала ус-един нијн кумшиа. Пóпут нă-мужéл дă-гу-пикáсе тóа. Цăрквăта била óдмăн ду-нијнта кука* – наутро на *Бужиќ* рано се станува за да се оди в црква, мајката ги буди дечињата со зборовите: *"Ајде стани, сино! Дедо Бужиќ дујде. Ајде уф цркви ки јодме да гу видме, да на прачесте!"* [ТГев (85)]; ~ *сè сă-тăкшáвум и сè нă-мóжум дóм нă-цăрква* [ПК,2(116)]; ~ *и утрината стана чилиби Теодорак да ходи на цăрквата, хем порăнчова на жената му: динеска, жену, да сторш манџи харни, ч'а ки излеземи на трифирич дур на Карабурун!* [V,PM(166)]; 2. изр.: **вáѓе цăрква** (= кога во празничен ден се "држи служба" в црква) ~ *óн (пóпут) сéкǫа нидéл'а вáѓăл цăрква* [ВГев,Ѓав(274)]; **си-најдéл цăрква дéк дă-сă-прăкрăстиш** (= си нашол од кого да побараш помош; или: пред кого да се пожалиш) [ПК,2(194)]; сп. загатка: **плăна црква дикеле** (= забите в уста) [ТГев(290)].

**цăрквин** adj – в. **цăрквишин** ~ *ним сă прави будала, па да служиш служба! Да бише некуј црквин адет и учинте л'уѓе ки а служаа"* [ТГев(215)]; – тие што се залагале да не се слави *'служба'* или *'слава'*, како нешто преземено од српската црква коментирале: тој обичај *"неје забележин ни уф една црквина книга, нити пак уф Ванѓеле"* [ТГев(215)].

**цăрквишин*** adj 'нешто што се однесува на црквата'; сп. **црквишно цвеќе** 'цвеќе што најчесто се носи в црква – босилек(?)' ~ *појде лудо с-една риза* (крпа) *грозде] да излăже мома црнајока] да ја носе*

*јуф гора зилена] тамо они век да си викуват] пустил'ачут – кујун детелина] изглавито – црквишно ми цвеќе* [ВГев,С(271)]; и: **црковишин*** ~ *јутад идат три пăтника] си ји пите млади Стујан:] "Море добри три пăтника] што јидите јуд то село] ки ве питум ем распитум] сакум право да ми речте] Зашто чукат камбаните] камбаните црковишни?"* [ТГев(201)].

**цăрковниј** adj – в. **цăрквишин** ~ *понеже сиромахувото дете си научи харно царковниј рет и кату му беши харин гласот, и кату немаха рахат от аскерите, побегнали от таму и отидоха на един грат* [V,PM,40].

**цăрлив*** adj 'нешто (пр. плод, дрво) изедено од црв' ~ *Еј Султо, Султо мори Султано] арам да ти е то лице!] што ти го Бог дал мори на тебе] куту на тебе, будала?!] да гу прудавиш, леле, на светут] за една ока уреје] за една ока, Султо, уреје] и они сите шупл'иви] шупл'иви, Султо, црл'иви* [ТГев(204)].

**цăрна́ва** f 'присуство на црна боја, црнило' ~ *пу-же́тва вре́ме по́л'то-ј цăрна́ва уд-ча́вки* [ПК,2(128)].

**цăрнајок-а*** adj 'девојка, младич со црни очи, односно со црн тен' ~ *поjде лудо с-една риза* (крпа) *грозде] појде младо с-една риза грозде] да излӑже мома црнајока] да ја носе јуф гора зилена] тамо они век да си викуват* [ТГев(51)]; ~ *ду две моми за глидајне] једната је црнојока] а друга је сијнојока] сијнојока чакрѓозли* [ТГев(53)]; ~ *извор вода извирала] малка мома налијвише] ув вода се југледуве] што си веле ем гуворе:] "Варај Боже, мили Боже!] ка сум тенка да висока] јоште да сум црнојока"* [ТГев(348)]; ~ *дуни југо, дуни] дуни да не дуниш] ки ти дадум, југо] мома црнајока] Јордана Петрова* [ТГев(142)]; ~ *"Книга ми је дошла уд моја ми мајка] оти ме армаса и оти ки ме жене".] Тоги што му веле млада чорбаџијка: "Оти не ми кажа, Тодоре, на мене] уф мене има, Тодоре, до три ми алӑјки] сакиш црнојока, сакиш сијнојока]"* [ТГев(156)].

**цăрна́к** m 'дете со црн тен' ~ *а́к тă-фа́тум цăрна́к и нă-цăрна́ко ќи-ви́јш а́рăнто* (ќе бидеш казнет) [ПК,2(128)].

**цắрна ка́шлица** f 'голема кашлица' ~ *уд-н'а́а уми́раа де́чкăта.* Ја викаат уште: **зиикли́ва ка́шлица** и **мăгăре́шка ка́шлица** (информаторот знае дека *"Ту́рците и ві́каа кара́ иксју́р"*) [ПК,2(47)].

**цăрне (сă)*** impf 'се мачка со црна боја' ~ *Уф-пуниде́лникут пусе́стримте ц-сă-ублéчат уф-ниве́стини фуста́јне, пубра́тимте ус-шӑми́јки (тул'бе́јне) нạ-гла́вта, игра́ат о́ро, сă-цắрнат, ме́чки сạ-пра́ват, ниве́стта пули́аве нạ-све́курут и свăкắрвăта* [ВГев,С(271)].

**цắрничко** adj, n ~ *стрăмни́че-ј тре́ва, нă-вӑро і́ма гуле́м бе́л цắф, уфстре́ди і́ма цắрничко. Ста́рте кăжу́ват то́о цắрничкуто уф-ста́ро вре́ме зăфăфшта́ло но́го, а́ма све́то ка́ о-гу́бе стра́мо то́о цắрничкуто уста́нуве сѐ по́ма́лчко* [ПК,2(107)].

**цăрни́чка** f, bot. Morus alba 1.'овошно дрво со меки и слатки плодови што освен за јадење се користат и за варење ракија; со лисјата од *цăрничка* ја хранат свилената буба' ~ *нă-бу́упта ѝ туру́ваа ут-цăрні́чка гра́нуве* (гранки) *дă-зăві́е* [ПК,2(35)]; – кога ја окопуваат бавчата со *цăрници* обично благословуваат: *"Госпуд да пувеле прăте* (гранки) *ду небито да израстат! Буба што*

*ки гу јаде да не и биде ни стрела ни будеж; кужурци да праве куту кукушкови јајца"* [ТГев(333)]; 2. 'плод од црница' [СКук(339)].

**цăрничков** adj 'нешто што се однесува на растението *цăрничка'* (во случајот што следува гранка) ~ *отат иде, лудо младо, дури силин, дури вилин] ка се вије, ка се крше] куту прчка царничкова] куту гранка миндалова* [ТГев(177)]; – за празникот Колиде, утрото пред *Бужиќ* децата си приготвуваат *кулидачки* со кои ќе одат по куќите и ќе викаат *Колиде. Кулидачките* ги прават од *цăрничкова* гранка, тенка и мазна, што од стеблото ќе ја отсечат така што на долниот крај, таму каде што ќе ја отсечат да завршува со *закачка* [ТГев(79)].

**цăрн трăн** m, bot. 'трн што расте високо, како дрво, дава плодови како парички; го викаат и *чалија*' – попладне на *Св. Лазар,* сите селски девојки, големи и мали, и тие што пееле за *Св. Лазар* и тие што не пееле ќе се соберат, ќе излезат надвор од селото ут тука *гу испраќат Лазар.* По пат пеат лазаренски песни; кога ќе дојдат до одредено место ќе застанат и секоја ќе скине од својата облека некое конче и ќе го врзе на некој *црн трн (чалија)* и тогаш ја пеат оваа песна: *Еј, Лазаре, Лазаре, море младо војниче!] уд гудина сус здраве, па наваќи да дојдиш* [ТГев(48)].

**цăрна метла** f, bot. 'растение што се користи како метла'; на ден *Св. Алеуса* жените и девојките рано одат в поле и берат *цăрни метли* што се користат за метење на дворовите [ТГев(75)].

**цăрни́ца*** f, bot. 'овошно дрво' в. **цăрни́чка** – со лисјата од споменатово дрво се храни свилената буба ~ *ду-трúте дéна ки-а-изрóиш. И ут-трúте дéна ки-си-пóчниш ки-си-дрóбиш лúшче, ки-си-нạбéриш лúс ут-цăрнúцта и ки-си-а-рáниш. И óна тóгин не-мóш да-јáде, мóкут сáл гу-смýка на-лúстут* [ВМег,Стр (317)]; ~ *и сáкаши да а вúди на Исус, кој нé мóжиши ут свéтут, óти на бóјут бúше кýс. И си тăрчá нáпри, да сă качú нăврăс идна́ цạрнúца да гу вúди, óти у-тáму ки-замúниши* [MV,K(267)].

**Цăрни́чăни** top. 'име на населба меѓу Дојран и Фурка' ~ *Булувáн нăцéло гу-уништúле, знáчи мăшко, жéнско, дéца, сè уништúле, нóго мăки имáле. Тáмă нéма сéга сéло нăцéло-ј унúштино, ду-Цăрнúчăни. Ки-дóјдăт, жéнта ќа·* (< ќе ја) *зúмăт, кóă им сă арéсе и-да· нéма. Уф-бунáрă клáвăт л'ýјто* [ПДој, Фур(175)].

**цăрнка**[1] f, zool. (Cernus capreolus) 'срна' – освен *црнка* (или *срна)* на ловциите во Гевгелиско омилен лов им е уште: *заицут, дивата бишка* (свиња), *чакал, видра, лисица* [ТГев (385)].

**цăрнка**[2] f 'средишниот дел од окото, со него се гледа, обично темен, црн, оттаму и името **цăрнка** – зеница' ~ *тó-ј уф óкто нăпрéј, шó-гледáчо, нă-стред-уф-óкто, уф-цăрнкăта-ј* [ПК,2(132)].

**цăрно** adj 1. – в. **цăрăн** ~ *и баш на сред-село] бајрак диктисаме] бајрак забудеме] укулу бајракут] оро заиграме] наши стари мајки] на крајта си стојат] в црно јубличени] в црно забрадени* [ТГев(348)]; 2. изр.: **кукóшка дéк пéе, цăрно сă-пúше** ~ *кá-ќ сă-дéсе нéкаа кукóшка дă-фáте дă-пéе, сăјбúшта гă-нóсе прáво нă-пăзáро, гă-прудáве, а пá·рте ги-дáвăт нă-цăркăфта, тăкóф-еј адéто;* fig.

се однесува на семејство во кое жената командува и има завршен збор [ПК,2(170)].

**ца̌рно а́ро** n 'проклетник, изрод' [СКук (339)].

**ца̌рнодреха** f 'жена облечена во црни алишта' ~ *едно време една ламја имаши трујси и девит синуви и една керка, која ја именуваха ца̌рнодреха. Таја ламја имала и една гора што га повел'аши. Гората са именуваши гора триндафилова* [V,РМ(20)].

**ца̌рно око*** m, bot. 'украсно растение со убави, мирисливи цветови' – секоја куќа има бавча во која садат различни цвеќиња; освен *црно око*, уште: *трандафил* (ружа), *стратур, звезда, бусил'ук, невин, миндер, ка̌з назли, шебој, пулинско, малока, чингел', џафаќ, ана̌мчиче* [ТГев(304)].

**ца̌рностренче** adj, n ' ноже со црна рачка' ~ *еј што ли си веле Стујан, млади Стујан: "Мале, мила мале, ти стара душманке] сама што ќи плаќе нивестина мајка, сама што ќи плаќе и ти с неја плаќи!"] Стујан си искара ношче црностренче, си је се прабудел јуф то мало срце] мртав си је паднал крај млада нивеста* [ТГев(99)].

**ца̌рнуму́рен*** adj, opp. на светол, на рус – со црни очи и црна коса ~ *у́бува, здра́ва, ца̌рнуму́рна жéна* [ПК,2(64)].

**ца̌рпи** impf 'со некаков сад вади течност, често вода од некаде' ~ *поповата мома отиде да ца̌рпи вода от бунару, гу најде на Половинмицан тамо, га виде балтиата, га позна, зашто беши тјахна* [V,РМ,106]; ~ кога одат на рибарење (станува збор за рибарење во Дојранското Езеро), едниот рибар весла, а другиот *влагу́ве* (= ја поставува мрежата); за да се плашат рибите *на̌ кура́бо чу́ка̌ме сус испо́л, сус нéго и са̌ ца̌рпе во́та ут кура́бо*, рибите ги гонат уште и со *купишче* (долго дрво на кое има прикачено бела крпа) [ПДој(128)].

**ца̌рпне*** pf – в. **ца̌рпи** ~ *спу́за-ј уд-о́гино пéпа̌лта сус малéчки жа́рчшита; ки ца̌рпниш ут-шпо́рто, ма̌ка́р уф-па̌па̌ла́рнико* [ПДој(135)]; ~ *тога́с то́јнака зема́ двé ла́тки* (земјен сад), *вјахна́ на́ ко́н'ут му, оти́де; самови́лите спи́јаха. И то́јнака сос мло́гу скóрос ца̌рпна́ во́да жи́ва и га докара́ на ца́рјут* [V,РМ,112] – во контекстот има уште еден пример за постпозитивната употреба на атрибутот во однос на именката, што се смета за посебност на балканската јазична алијанса: **ца̌рпна́ во́да жи́ва**.

**ца̌рџа̌фа́к** m, bot. 'трева што се користи за бојадисување, има модар цвет; се користи и за лекување на ревматизам' [ПДој,Пат(123)].

**ца̌ра̌н** adj 1.'нешто со темна боја, како онаа на 'саѓите' [ПКук(Га̌р)]; и: **ца̌рну** (m) ~ *на̌о́јѓа̌ двé бра́вја, а̌дно́ ца̌рну и а̌дно́ бéлу. Е то́ би́л – за̌-ца̌рниут а̌к-са̌-фа́тиш, димéк, ќ-о́ји о́шче по́до́лу, па̌-за̌-то́ бéлту а̌ку-са̌-чéпниш, ќи-та̌-изва́де го́ре* [ВВод,Крон(306)]; ~ *и́ма да̌лги но́зи и да̌лга чо́пка, ли́че на̌-шта̌ркǎл, по́виќе-ј бéл, и́ма и ца̌рни пéрцта. Са̌-ра́не ус-жа́би* – објаснување за птицата **ба́бла** или **ба́бла̌к** [ПК,2 (22)]; ~ *еди́н дéн стана́ зара́но, опрéгна о́ловиту, кини́сал, оти́де на ни́вата да о́ри. Еди́нојут о́л му бéши бјал, дру́гуту ца̌рно* [V,РМ,30] – во двата претходни контекста имаме примери за нарушена конгруенција: **ца̌рну брав** и: **ца̌рно ол** (именката во машки а атрибутот во среден род); 2. 'лош' ~ *се изла̌жа Ванѓелина, удрила на него] си удрила*

*Ванѓелино, али не го секла] што си веле ем гуворе Попуво Јуванче:] "Црна кучко, л'ута змијо, јазе ки ти платум"* [ТГев(41)]; – во контекстот имаме потврдена употреба на адверсативниот сврзник **али**: *си удрила Ванѓелино, али не го секла* – натаму, во формата на споменатото лично име *Вангелино* (ж. род), употребено како субјект, јасно се наѕира тенденцијата за нефункционирање на категоријата род, особено во појужната регија; 3. 'темен' ~ *зӑплӑкáла ивдувúца нӑ-тáа тýрцка грӑнúца[ – Стáни, стáни Стујáне, дӑ-вúдиш тфóја ивдувúца.[ Цӑ́рнјут грóп сӑ-утфóри, Стујáн нӑ-лúбе пругувóри[ – Нӑ-мóжӑм, лúбе, дӑ-стáнӑм, тýрцки кýршум мӑ-прунúза* [ДК,Лип(157)]; 4. изр., клетви: **цӑ́рна кӑ́рпа дӑ-вӑ́рѕиш** (= да ти умре некој близок и да бидеш забрадена со црна шамија) [ПК,2(210)]; **сус црно да са пукријиш** (= да ти умре некој од најблиските); исто: **црно да носиш** [ТГев(320)]; **ц'рна земл'а** (земл'а?) **да та глӑ́тне** (= да умреш) [ТГев(320)]; **врата да ти се сус црна врба затворе!** (= да ти пропадне семејството, куќата) [ТГев(320)]; – во контекстот се забележува нерегуларна линеаризација: *да ти се сус црна врба затворе*; заг.: **црно прасе пу рит пасе** (= брич) [ТГев(290)]; **црно мече дрен тресе** (= грозд на лозница) [ТГев(290)].

# Ч

**ч'а** conj ’дека, оти’ ~ *татко му си разбол'á млóгу и приближú да ýмри. Кату позна сáм ч'а ки ýмри викнá детето покрáј нéгу* [VPM (7)]; ~ *“тýку стáни от тýка – му вéли едúнојут – éла да úдими аф мóјта кăшта, да сéдиш, дур да чúниш таксúл тúа пáри! Немóј сéдиш тýка на хáнот, ча тýка е лóшу мéсту: úма дјáволи хајдýти”* [V,PM(20)]; ~ *му вéли бáбата на нéгу: “пóстој тýка тúнака! Јазе ки извáдем жéнски дрéхи да си применúш, ча нúа úмами зáкон: мăш човек не клáвами нéтри аф товá конáк. Ама тúнака, заштó си харин јунáк, ке ти зéмам нéтри”* [V,PM(9)].

**чабук** m 'направа преку која се пуши тутун' ~ *Вангилино, моја прва л'у-бо] санок ми си на рăка лижала] дури рăка, рăка јутрпнала] дур на можам чабук да запал'ум] снаји ми са чабук запалиле* [ТГев(53)]; и: **чибук** ~ *Вангилино, моја прва л'убо] дур на можам чибук да за-пал'ум]* [ТГев(53)]; ~ *отидоха по чаршиата, купиха един таким руби хубави, го ублекоха нјамојут, гу сториха голем базирѓанин, му дадоха и един гол'ам чибук на ренката* [V,PM(127)].

**чабуџáк** adv ’сторено на брза рака’ [СКук(339)].

**чавка** f, zool., Corvus monedula 1.'птица со црни перја, голема колку гулаб, грабливка' ~ *рáчкăта* (вид инсект) *гă-јáат чáфките, гă-чóпкăт и друј-сте пúлци* (птици) [ПК,2(97)]; ~ *тó ут стрá, сă-кáчфа нă-иднă-крýша. Грéдăт чáфките. –”Амăн, брáте, тă-мóл'ăм”. – “Арно”, му вéле. Сă-урúва. “Ама нă-крáј дă-бéгăш!”. Нă-мéчкăта му-вéле и сă-урúва дóлу, си бéре рóшки* [ДК,Лип(119)]; ~ *киркинéс – пúле* (птица)*-ј тăвá, пó-мăлéчко уд чáфкăта, óн еј сúво, пăпăл'áво – киркинéс сă-вúке и зă-чувéк шо гувóре тéнко* [ПДој,Ник(126)]; 2. изр.: **нé тјо-испијáа чáфките** (= не си без ум, *áк сј-о-дáјш имóто, ќи-т-сă-смéет, нé тј-о-испијáа чáфките (акăло)* [ПК,2(181)]; сп. клетва: **чавки очи да ти чопкат** (= да умреш со лоша смрт, надвор од кругот на блиски, т.е. без погреб) [ТГев(320)].

**чадăр** m ’вид покрив направен од платно’ ~ *му вели на катарџиата: “господине, тинака сос един сахан манџа, што насити фрет аскерут ми, туку сега сакам сос един чадăр да покриеш фрет аскерут ми”*

[VPM(79)]; ~ *му вели: "господар мој, царјут ми речи да ти кажа, как не си кадăр тинака цар да дочакаш". Кату чу така му вели: "хем кадăр сам цар да дочакам, хем сос колку аскер да дојди, аф един чадăр нетри мога да ги изберам!"* [VPM(36)]; ~ *и кату излезоха вăнк при ливадите, там фăрли тојнака онова кепету и са чини един гол'ам чадăр штоту ги собра фрет под негу* [VPM(36)].

**чадрлија** adj 'нешто во форма на раширен чадор' ~ *Димка си е флегла јуф масăр чаршија] ного си глидала, малце арисала] малце арисала, жлăта ми камуда] она је нусила на Митре терзијче] "Ного ти са мол'ам, кузум баче Митре] ти да ми сушијиш сакмалија фустан] горе сакмалија, доло чадрлија* [ТГев(204)].

**чаи́р*** m 1.'затревната површина, ливада' ~ *си опла́шиха от не́гу, зашто не бе́ши чове́к кату ни́х, ами́ то́ј бе́ши еди́н ди́в кату жи́ва чу́ма: устата му би́ла кри́ва и отворе́на, очи́те му царве́ни, рăците му ка́ту ко́си, што косја́т чаи́риту* [V,MP,24]; ~ *аку сакаш да га докимасаш, дувечира, кога ке да си лехнити аф чаирите, таму она дека ки спие, аку е мома, утринта ке да е тревата увјахната, пак аку е јунак, тревата ке да е росна* [V,PM(71); 2. fig. 'необработена напуштена нива' ~ *то́о ло́јсто стăнá чăи́р, ка́к сă-ко́пе, ка́к сă-зăшту́ре* [ПК,2(133)].

**ч'áј** m 'напиток од растителни состојки' ~ *До́ма ма-фати́ дăж'џ'у, ја́с сидна́х до́ма, са-наја́дух зе́лник, х'ич' не́-ми-би́ш'и сла́тук, зе́х мăра мле́кци, хапна́х и са-наја́дух. Ра́нуту станах на-ш'е́сти, си-ч'ини́х иди́н ч'áј, са-напи́х* [ВБог,Нег(339)].

**чак** adv 1.'дури' ~ *Вăлко чтăја́ки о́ти но́гăта јă-фăти́л, сă-упна́л те́гле, те́гле и ќу́п! – сă-скина́ла жи́лта и вăлко тăнгăра-мăнгăра сă-тăркăл'а́л нă-до́ле чак ду-ре́кăта и еме́н не́ сă-удăви́л* [ВКук(286)]; ~ *ут-то́о ва́што ку́че и́мум у́плак, ме́-ј-стра́х чак ду-дво́ро дă-сă-дубли́жум;* сп. iron.: *а́ска пă уд-не́го но́го сă-бо́ом* (плашам), *ча́к у́плак и́мум* [ПК,2(166)]; ~ *те́нкичко ка́минче, ка́ ќ-о-ма́ниш ле́те, ча́к и сви́ре* [ПК,2 (31)]; ~ *то: уфча́р има́л бил'у́џи: бил'у́к има́л ко́јне, бил'у́к има́л о́фци, бил'у́к има́л кра́ви, ча́кшо и ко́зи* [ПДој(143)]; ~ *и са качих, мале, дури горе] удузгоре на куќата] на куќата, мале, чак ду баца] и си видех, мале, плăна куќа] плăна куќа, мале, армасаре* (= сведоци при свршувачката) [ТГев(367)]; 2. изр.: **ча́к нă-сăрцто ми-дупре́** (= многу ме возбуди) ~ *Сидна́х уф-адии́н анци́ја сирума́х. Убугате́ чуве́кут а́рно, е́с лу́да гла́ва, се-зăсăка́х сус-ца́рската мо́ма. Мо́мта ви́ке: "Их, а́ма ху́бава при́кăска-а-а-а...! Ча́к нă-сăрцто ми-дупре́"* [ВКук(283)].

**чака́л** m, zool. (Canis aureus) 'диво, грабливо животно од родот на кучето' ~ *утринта оти́де бишка́ринот да па́си кубилата и жрја́пчинто. Та́м де́ка пасја́ха, са чини́ха о́фца сос ја́ганце, дојде́ еди́н чака́л, са́каши да ги изја́ди* [V,PM(117)]; ~ *то́јнака извади́ стрја́лката, фати́ да гу те́ра чака́лот по баи́рот, га куртули́са офца́та со́с ја́гнету, и па́к вечерот га закара́ куби́ла со́с жрја́пче на́ самови́лата* [V,PM,117]; – освен *чакал* на ловџиите во Гевгелиско омилен лов им е уште: *зашцут, дивата бишка* (свиња), *видра, лисица* [ТГев(385)].

**чакан** m 'метална направа со која се кова, чекан' – сп. сегменти од

материјалниот живот, изградба на куќа, косење: кога ќе биде готов *тимелут* се повикуваат попот, соседите и роднините да присуствуваат на *тимел' клавајне* или *тимел' удирајне*. Тогаш домаќинот и мајсторот се симнуваат во темелот, ќе наместат три камена на крс и ќе удрат *пу един чакан*, а попот потоа *свети водица* со која ќе го попрска темелот [ТГев(295)]; мајсторот зборува: *"Воја чакан трабуве да са оправи; сус жилезо не са праве, сус бакăр не са праве... или сус сребро или сус злато! Куќа ки са праве, тимел' ки са удре уд сами карагрошуве!"* [ТГев(295)]; ~ *кóга клéпăме* (= остриме коса), *уд-дóл шó-ј, нă-н'о: турýв'ме кó:ста, а уд-гóре шо чýкăме гу-вúкăме чăкáн* [ПДој(123)].

**чакмак** m 'парче челик со кое се секнува оган со помош на кремен камен и трат' – во народната носија (во минатото) мажите во појасот носеле *риза* (крпа за бришење), *сојка* (ноже што се затвара со поклопче) и кутија за тутун (со *чакмак, кремен и трат)* [ТГев(418)]; ~ *прáнта* (вид печурка, трат) *сă-вáде уд-дăрвата, сă-вáре, ус-н'áа сă-пáле ус-чăкмáк óгин, фăрле úскри и ќи-с-запáле* [ПК,2(87)]; ~ *му вéли на цáрју: "јáзе цáрју, ти са цјáнем на тéбека да ти нóсам дăрви сос 40 мýлинта, áма тéрам да ми направиш дéвет окú едúн чакмáк и дванáјси окú éдна́ балтúа* [V,PM(107)] – нерегуларноста на категоријата род се потврдува и со употребата на една множинска наставка **-и** за именките од сите 3 рода; во случајот именката од среден род 'дрво' во множина се јавува како: **дăрви** *(да ти нóсам сос 40 мулинта)*.

**чакрѓозли** adj 'со зелени очи' ~ *ду две моми за глидајне] едната је црнојока] а друга је сијнојока] сијнојока чакрѓозли* [ТГев(53)]; ~ *"Книга ми је дошла уд моја ми мајка] оти ме армаса и оти ки ме жене".] Тоги што му веле млада чорбаџијка: "Оти не ми кажа, Тодоре, на мене] уф мене има, Тодоре, до три ми алăјки] сакиш црнојока, сакиш сијнојока] ил ако сакиш и чакр ѓозлија"* [ТГев(156)].

**чалбур** m 1.'вид јадење: каша во која има ставено јајца пржени "на око"' – вечерта пред *Чисти пунделник* кога започнува *Вилигденскo пос* семејството е собрано на свечена вечера која што е обилна и трае долго, дури до утринските часови *куту за запустејне уд сè;* за вечерата обично се спрема: *чорба, чалбур, урдиник, млечник, баница, алва и др.* [ТГев(36)]; 2.fig.'повеќе искршени јајца (на едно место, пр. во сад)' ~ *ми-пạднáа јáјцта чăлбýр сă-чинúạ* [ПК,2(134)].

**чалдúса** pf 'се збудали, се избезуми' ~ *тóо Вáно кá чý сă-чạлдисá* [ПК,2(134)]; ~ *јáзи му бех хизмикáр, ами дјáволот таќá ми дупнá, ми расипá душáта ми, ми чалдúса умут ми и ме пăхна, гу утепáх господáро ми и сос нéговите парú са чинúх млóгу богáт* [V,PM,28].

**чáлке** impf 1. 'удира нешто, обично со нога, за да отиде подалеку' [СКук(339)]; но и со рака: *мạлéчко áма кá ме чạлнá, ѕвéздите и видéх* [ПК,2(129)]; 2. fig. 'краде' [ПДој (115)]; ~ *сúно кут-тáткуто, бајá си-чáлке, ама ќи-му-ј-путсéчăт рăчките* [ПК,2(129)].

**чалма** f 1. 'специјална крпа со која се прицврстувала капата (фесот) во минатото' – кога човек ќе *префрле* педесет години за него се вика

дека е *стар чувек*; ако е многу стар тој во црквата не ја симнува капата околу која во минатото се носила црна *чалма* [ТГев(273)]; 2. изр.: **кằква́ гла́ва, тằква́ ча́лма** (секој според заслугите) ~ *зă-нéко: вáжно мéсто трибýве ýчен чувéк;* или пак: ~ *кá-ќ сă-уднéсиш ти ус-мéне, тăкá ќи-сă-уднесýвум и áска ус-тéбе* [ПК,2(172)]; **мăлéчко Тýрче, гулéма ча́лма** (= мал, но силен човек, или пак таков се претставува, особено со финансиска моќ) ~ *вúди, вúди, шó имóт, шó чýдо пичалúл, а сјáа де!* [ПК,2(179)]; **нéма да му сýкам ча́лмăта** Ник; во Дој со блиско значење запишавме: **нúм ма: вúј ча́лмăта** (= нема да го уважувам, односно да бидам понизен) ]ПДој(137)].

**ча́лнин** adj 1.'тој што има психички недостаток' [СКук(339)]; 'мрднат' ~ *тóо чувéк кá стóо кут чáлнин, нé знáа* [ПК,2(129)]; 2. 'тој што доживеал мозочен удар, шлогиран' ~ *тóо Мúто óде áма* (несигурно) *кут чáлнин дé-ј* [ПК,2(129)].

**чам** m, bot. 'иглолисно дрво, ела' ~ *Нă-трундúро* (= дрво што стои напречно во **курабо)** *úма скрă-мăтúци; скрăмăтúк е дăрво ут-смрéка, чатáл кăту бýквăта **Т**, едúнјо дéл óде прáво нă-гóре, а ут стрáна úма испýшчăно дéка лéже купú:та* (= весло); *купúјте сă ут-чáм* [ПДој(128)]; ~ *курáбо-ј широ́к мéтăр и двáјсе, дăлк еј пéт и шéјсăт, вăрхо нă-курáбо сă-вúке чилó, ут-стрáнăта нă-курáбо úма двăнáјсе нугáл'ки уд дăбуво дăрво, дăбо пó трáа, чáмо скóро изгнú:ве* [ПДој(128)] – во контекстот со партикулата 'по' се степенува дејството на глаголот: **дăбо пó тра́а** (наместо 'повеќе').

**чам сакăс** m 'некаква додавка (ја викаат и *бела смола* – веројатно се добива од бор) што се става во комињето за да добие ракијата пријатен мирис и вкус'; освен *чам сакăс* некои во казанот, каде што се вари ракијата, ставаат и *аласон* (семе слично на 'ким'), од што ракијата добива пријатен мирис, а ако се стават неколку капки вода ракијата *(аласонка)* станува бела како млеко [ТГев(354)].

**ча́мов*** adj 'од дрвото **чам'** (в. таму) ~ *гу земá и гу обесú нá пóјасот, Отúдоха по-натáтак, нáјдоха éдúн балабáн от тúа чáмовите дăр-ви. И кату гу видé, барлúвојут речé: "брате, éту на мáјка ми и вратéното, што и приндјáла!"* [V,PM,126] – во контекстот има потврда за тоа дека категоријата род во долновардарските говори не функционира редовно. Како резултат на тоа се јавува само една наставка **(-и)** за множина за сите три рода – во случајот кај имеки од ср. род: **ча́мовите дăрви.**

**Чамăфта вудиница** top. 'воденица во близина на селото Морарци (Кукушко) за жал сега во Грција' ~ *адúн дéн вúке, плáднина бúше: "Ајде, ричé, вá:дăн гá:ре мúните". Он фăтúл врăска сус тóă пýсто Тудóруво, сус Шýгуво. Нă-зăкăрá ут-тáм, нă-Чáмăфта вудинúца, уф Мурáрци нă-нусú. Спăднá:* (излегоа, се симнаа) *двýјца мурирчéне* [ПД, Пат(172)].

**чанáк*** m 'глинен сад' ~ *от тáмо кинúса да úди на пăтју. Нај-напрет дострјáти едúн грăнчáрин сóс две-трú добúци, нóсиши гăрнита, стóмни, чанáци: отúваши да ги продáва по пазáрите* [V,PM(126)].

**чанба** f 'грива'~ *му вели на авиолиа: "Нивјастата ки вари утри един казан мл'аку; аф мл'акоту ке да тури отровачка, за да утруи*

*цара". Затова немој ти е страх! Скини от мојата чанба три влакна да ги вăрзиш на големоју ти прăст* [V,PM(47)].

**чанта** f 'дел од овчарската опрема – *тá-j тóрба, а-нóсаа уфчáрто,* за леб и *катăк* (сирење, јајца и сл.)'; ~ *óна-j ут-кóжта нă-удéрно јáгне или јáре* [ПК,2(129)]; во кожната *чанта* лебот лесно не *упрнуве* (не се суши) [ТГев(418)].

**чáпа** f 'орудие за обработка на земјата' [СКук(339)]; ги има два вида: **пăрнар чапа** – се користи за корнење на *пăрнаре* (грмушки) и **чапа** за копање (вид мотика) [ПК,2(129)].

**чапáр** m, zool. 'бивол на кој едното око му е црно, другото сиво' [СКук (339)].

**чạпáте** impf 'оди со раширени нозе' [ПК,2(129)].

**чапкăн** adj 'несериозен, немирен' ~ *"Ти да ми направиш бела ми пугача;] тесто ти да месиш сус твојите слăзи".] Кога е чујала Димка, калеш* (пишува: 'колеш') *Димка] и тоги си веле на Митре терзијче:] "Еј Митре, Митре, ти чапкăн терзијче] нити твојто биве, нити мојто чине"* [ТГев(204)].

**чардак** m 1.'големо претсобје на спратот во старите куќи, со покрив, од предната страна отворено' ~ *тó-j гóрни путóн* (претсобје), *нă-чăрдáко му-вúкăт и анáј* [ПК,2(20)]; ~ *чобанот лизна кабачката, и сă собрали по него сичките ѓаволи и ги накара чобанот, на нос ч'ас му стореха калдирим от малама и конаци кату царјувите, и наврăх конаќут и сторел и един чардак сè џифаир* [V,PM(177)]; ~ *бугáтите уд-дилéку мужéле дă-сă-пýл'ăт пукýјќите шу-бéа и уднáдруф вăрусáни. А уднăтре имáја: трџмóј, удáј, чăрдáци, мутлáци, ќирáли, мусáндри и дулáпи* [ДК,Деб(154)]; 2. сточарски термин: *'сенка (чардак)* направена в поле каде што пладнуваат овците'. Покрај *чардакот* се прави *кутар* за овците и *колиба*, за боравок на овчарите. Односниве објекти се викаат *мандра* (или: *бачило*). Таму ги молзат овците и го потсируваат млекото [ТГев(376)]; 3. 'од даски направено како лежиште, се поставува на високо дрво, оттаму пударот го надгледува полето, нивите, особено лозјата, фактички ги чува' [СКук(340)].

**чáре** (и: **чаjре**, односно **чире**) n 'начин, излез од некоја тешка ситуација, спас'; изр.: **тéрум чаре́** (= барам решение) ~ *тéрум чарé дă-избéгум, áмă рýбите нé ми-сă испрáтни, куту сја: вујнúците кá ги-испрáштăт. Нúă сăфтé кá уддéме, кá нă убличéа, ги-дăдéме нă-адúн анџúă рýбите* [ПДој,Пат(171)]; **дă-си нáјдиш чај-рéто** (= да го решиш проблемот) ~ *уд-мéне áдин мéсиц мивлéт úмиш дă-си-нáјдиш, кáк знáји дă-знáји, чăјрéто* [ПК,2(73)]; **дрýго чаарé нéмше** (= друг излез немаше) ~ *живéјме ш̄ýк уд-зóр замáн, дрýг̄о чаарé нéмше* (дел од искажувањето на бегалците од егејскиот дел на Македонија) [ПК,2(73)]; ~ *вáа си-рéкла: "Ќи-му-мéтăм нă-вúа дéцăта, тýка ќи-јáм ину-кумáт лéп. Сéа нéма чáре дрýго". Е, кăтă-дéн му-смитýва, му-прáе, сă-скрúва, áма нé-сă јáве нă-нú* [ДК,Лип(116)]; Саќов го предава со две **а**: *нéма дрýго чаарé.*

**чарк** m 1.'дел од воденицата, коло, во коешто удира водата и го врти каменот' ~ *"А, рăчéл, кýмо лисúце, тú, уддéка тúă рúби?" "Е, рăчéла, áска нé фăшичáх гулéми рúби. Д-óш нă-вудинчáро, пуд-думăзлăко, чáрко дéка вăрте, рúби úма јá тăквú"*

[ПДој(157)]; ~ *пу-н'о: пуминýве вó:та. Пóсле уд-бéнто, прăку-тăрáко флéве* (водата) *у бýкăта. Бýкăта дóлу тéсна-ј, тá: сă-вúке пујрá. Нă-пујрáта сă-турýве éдно дăрво шо сă-вúке сăвáк. Тó: гă-зăпúре вó:та, нé гă-зăпúре нéго гă-рăспрăснуве дă-нé удúре нă-чáрго* [ПДој,Ник(171)]; ~ "*дă-знá:т тúă шо прáвăт мóсто, дă-ти-курдúсăт ăдúн фáк ут-смóква, тă-дă-тă-фáтăт, дă-ти-ýдрăт ќутéко. Дă-знá:т, викáл, тúă вудăнúџăта шо гă-прáвăт, дă-т пýштăт трú бéли кáмăнчăта уф-думузлýко, уф-чáрго, дă-вúдиш ка ки-вăрте*" [ПДој,Ник(166)]; 2. **чарк на ламба** ~ *нóго-ј дибéл фитúл'о, нé вăрве низ чáрго* [ПК,2(129)]; 3. 'органите за варење кај човекот' ~ *фатú дạ нé ми мéле чáрго* (имам тешкотии при варењето на храната) [ПК,2(129)]; 4. 'воопшто назабено тркало како дел од некоја машина' [СКук(339)].

**чарфилек** m, bot. 'вид цвеќе, кај Саќов **страниче'** [СКук(339)] – ?, сп. **стрáмниче** – полско цвеќе со бел цвет, во средината има црна точка, се зборува дека таа точка во минатото била поголема, кога кај луѓето имало повеќе срам.

**чарчаф** (и: **чаршаф)** m 'покривка' ~ *жената му му рече: "да идиш пак тамока; да викниш пак лел'а ми! Ке да излези, та да га закараш от меника кланети, да ти даде нај-малкоту чарчаф* [V,PM,79]; ~ *пукрóф, тó-ј дибéл чăршáф, уд-вăлна и кóзина рăзбăркино* [ПК,2(92)]; ~ "*Нóго бóцке тóо ирáмо, нă-мóш дạ-спúм бис-чаршáф*" [ПК,2(53)]; ~ *тó-ј истéнчино уд-нóсне, óш мáлце ќи-сă-скúне. Прăсéнно-ј нéкоо килúмче ли, нéкоо чăршáф-ли, сă-прăsúрке* [ПК,2(90)].

**чаршија** f 'место каде што се тргува – има дуќани и пазариште' ~ "*Марииче, тенко, високо, немој ми врвиш низ двори] ним ми раздигај јадови, јадови моји дертови] чунки са малце мојите, а што да правум и сус твоји] дек да ги турам, кажи ми?!*" – "*Хеј, море, лудо и младо, тури ги в десна пазуха, слегај се доло в чаршија*" [ТГев(100)]; ~ *сă-зăстрăмúх кá о-видéх уф-чăршúата, алúс тăпăнáрин, кá сă-рăстурúл, сă-рăзвличéл, дă-тé-ј стрáм* [ПК,2(152)]; ~ *еј Димке, Димке, јубава ти Димке!] Димка си јотишла на града Солуна] Димка си е флегла јуф масăр чаршија] ного си глидала, малце арисала] малце арисала, жлăта ми камуда* [ТГев(204)]; ~ *купú дéсет парú сéме, гу турú áф една тóрба и фатú да вúка по чаршúата, да гу продáва сéмето* [V,PM,154]; ~ *палај* (барај) *си извор студна вода] копај си бразда длăбока] слимни ја доло јов чаршија] викај си мајстур нејуженин] направи чешма шарена* [ТГев(212)].

**час** m 1. 'време (општо)' ~ *от мăра чáс сéтника дојдé мăжó ѝ, и тјáнака му вéли: "мăжу, брáт-ѝ дојдé тýка ми га úска кутúата, и јáзе му га дáдох*" [V,PM,149]: ~ *фăрли вăжито на врăх дăрвóто, турú от дóл едúн кóш, си качú тој на кóшот, тури јулмéкот на гăрлото му, гу пéрна кóшот да са обéси. Си разбú вăрхут и тóј не си одави. Л'у от мăра час сéтника отвори си учúте* [V,PM,7]; ~ *от мăра час типăра дојдоха четирииjсите филдиши, кату бивули, на ливадите; јадоха, јадоха зилена трјава* [V,PM,42]; ~ *тогá и тóјнака отговори и вéли на женá му: "мари жéну, јáзика што са чýдим – не ми потăнаа нито корáбите, нúту пáри ми липсýват,*

*но сно́ити, кату си ле́гнахми на по́стел'а, от не́колку ча́с ло́шу со́н засоні́х* [V,PM(30)]; 2. ’временска отсечка, термин, момент’ ~ *излéзоха дéветми́на хајду́ти, на соблéкоха, на гу земáха си́чкото имáни... и пари́те инкáр не ги чи́ними ки га дадéми, а́ма на товá ча́с нéмали* [V,PM(22)]; ~ *царјут пак му вели: "аку не мога јазика от песок да ви чина три педја вăжи, ви давам един чифлик на вас"* (пишува “ваш”). *Дојде часот, станаха они, си отидоха* [V,PM(59)]; ~ *дујдéа кри нéго ти́и слéпити, и вéли на ні́х Исус: Веру́вати, дáли мóжам да ви леку́вам? Вéл'ат на нéгу: Исти́на Гóсподи мóжиш. Тóга му фáти óчите на ні́х ем рéкạл: Кату́ кáк си верувáхти, нéка сă чи́ни на вáс. И сạ упули́ле на тáа час* [M,VK(266)]; ~ *Изважда сиромаху един карагрош, му дава, и тој да е било мишанлиа оити от тарапканата, и гу позна владиката карагрошут, ча беши негову. И заедноч, онова час отиде да види неговите карагроши* [V,PM (39)]; ~ *на онова час тихиса и детету тамука, му вели на арнаутите: "зашто гу бијти това умрен човек?" И те му одговориха: "гу бијми, заишто на длагова на троица по сто гроша"* [V,PM(33)]; 3. adv: ’после’ ~ *ој-си ти, áска ки-си-дóм ча́с, кá-к сă-удмóрум; ~ пó-ча́с ки-нạми́нум кăд дóд* (постара сестра) *Рáјна* [ПК,2(127)]; 4. ’приквечер’ ~ *нă-мóжум нă-плáднина, ки-дóм ча́с* [ПК,2(127)]; сп.: **зă-ча́с** (= веднаш) ~ *зạ-ча́с кa-нạпрáвме, нé бéри кăсăвéт* [ПК,2(127)]; 5. изр.: **суден час** (= судбоносен момент) ~ *ки са умре, ама не знајме који час);* **ако му е дујден часут – ки умре** [ТГев,248]; **да се најде за тоа час** (= кога ќе дојде крајот – старите луѓе, особено бабите, кога им се ближи крајот од животот, си купуваат нова облека и кондури, сето тоа ќе го стават в ковчег, ќе го заклучат, да се чува *"за тоа час"* – т.е. го спремаат за погреб) [ТГев(249)].

**ча́скум** adv ’брзо, веднаш’ ~ *сéди де, ча́скум ки-дóо дéтто; ~ ча́скум ки-би́де бáницта* [ПК,2(127)].

**ч'асту** n 'брашно измешано со вода, сол и квас, приготвено за печење леб – тесто' ~ *за-инá тапсá баклавá три́ прăстá, инá укá ш'икéр, иднá укá мéт, укá и пулуви́на брáш'ну и стó дрáма ниш'иш'тé, пулуви́н укá ш'ими́гдал за-гу-спич'éш' ху́бави́ч'ка. С'éтн'ạ инá укá мáслу, с'éтн'ạ за-гу-зам'áсат ч'áсту* [ВБог,Су(342)].

**чáт–пáт** adv ’понекогаш’ [СКук(339)]; ~ *уф-нáшо* (мисли на место, регија) *и -дóлце уф-Сóлунско, зи́мно врéме фáштăха кăшла дă-прăзиму́ват óфците, а ні́а пă лéтно врéме óдăхме чáт-пáт нă-Пи́рин, нă-кă-шла* (далечно пасиште), *áма нé бис пáри, трибу́вше дă-сă-плáште* [ПК,2(66)]; ~ *óдум и уф-гулéмјо си́н чáт-пáт, кá нé-к-óдум, нé-сум фăрпи́л кáмин* [ПК,2(181)]; ~ *и́дат чáт–пáт, уд-нóвинта на-гинéжо* – ретко доаѓаат, само на почетокот и на крајот на месецот, т.е. кога е *новина* и кога е *погибел* [ПК,2 (129)].

**чạтáл** m ’расклонето дрво’ ~ *нă-трунди́ро и́ма прувáл'ăно ду́пки кóлко-ј широ́к курáбо, дéка стóт чиви́јте, нă-ти́ чиви́ј флéвăт ду́п-ките нă-трунди́ро. Нă-трунди́ро и́ма скрăмăти́ци; скрăмăти́к е дăрво ут-смрéка, чạтáл кăту бу́квăта* **Т.** [ПДој(128)]; ~ *тó-ј ут-кукóшка, кут-чатáл, фáтка-ј, ус-нéго сă-кăршăхме. Ак мă-излăјш ки-т-ку́пум*

*бăкшйи, áк тă-излăжум ти ќи-ми-кýпиш. Му-вйкме и јăдéц и кăршáло* [ПК,2(55)].

**чатáлче** n, dem. – в. **чатáл** ~ *глóк-еј тăрăн ус-трú чăтáлчита* [ПК,2 (34)]; ~ *трéвăта нăддáвка úма чăтáлчета, сă-нăддáват адúн на-дрýк* [ПК,2(79)]; во множинската форма **чăтáлчита** е сочувана старата наставка **-ата** за множина кај именките од ср. род, што во повеќе македонски говори е изместена од поновата **-иња**.

**чáтке** impf 1. 'удира' ~ *ак тă-чатнум адин шамар, ќи-вији дек сă-рожде лебо;* 2. 'кажува навредливи зборови' ~ *á óна úч нé мо:-лáге. Ќо:- на-чáтке на-чувéк, нáпкум куту нúш-то нé бúло;* 3.'пука, фрла искри' ~ *чáткăт úскри* (= прскаат искри) [ПДој(118))]; ~ *пăрнáрут* (растение, по ливчињата има боцки) *кóга гóре прáве пăр-пăр, чáтке* [ПК,2(95)]; ~ *глáмните уф-óгино чáткат, нéкуј нă-гувóре* (оговара) [ПК,2(95)].

**чатма** f 'гредица, не дебела' – кога се прави покривот на куќата мајсторите ќе исправат две чатми меѓу кои ќе заврзат коноп и ќе ги закитат со зеленило. Тогаш домаќинот ќе му подаде на најстариот мајстор поклон, а тој ќе го закачи на конопот и ќе извика: "*Хе, на ви пуклон, мајстуре Трајко чурбаџија пуклон ни дунисе; на нашјо сајбиа атăр му лага* (го почитува); *нас на зарадува, на млади калфи мирифет; на што не слушат деца ќутек, на сите ураче бириќет*" [ТГев(297)]; во минатото куќите биле мали и примитивно направени од следниве материјали: *камен, плитар* (непечена цигла, керпич), *кал, чатми, миртеци* (греди), *пардии* (леси) и *кирмиди* [ТГев(297)].

**чауш** m 'вооружено полициско лице' ~ *Тука има мос и за пуминувајнто преко не плајќат сăл пишаците. Мостут икиматут му гу дава на прикупувача и тија зеват шо вăрва за селцка товарена кола 3 гроша и толку ут кирациjцки брăчки, чирек празни, чирек пăлни. Тука седа чауш или мулјазим су неколко заптиј* [МЕ,Р(72)].

**чáфка*** f, zool. 1.'граблива птица со црни перја, често се среќава во градските населби' ~ *пр́але шо пр́але сиднáле трó дă-пучúнăт. Жéнă-му нă-óџăта гу-зăбурвúла сáпуну нă-идну кáмен и дóшле чáфки и му-гу-кринáле. Кóга вúшла жéнăта фăтúла дă-тýфка* [ДК,Деб(155)]; ~ *кá сă-нăфăрлúли чáфки нă-тáа мăрита* [ПК,2(76)]; ~ *дăрвăта сă-цăрнáва ут-чáфки* [ПК,2(101)]; ~ *като-видéл да лéтат едúн бил'ýк чáфки, се-помолúл на Бóга: "Гóсподи Бóже, вúа да ми дáдеш óфце". И дóр да-је-изрéче лакардúјта, чáфк'ите станáле óфце* [ВСол,Град(283)]; – во контекстот сврзникот **да** се јавува со интенсионална, декларативна функција, непозната во нормативниот израз, наместо 'дека, оти': **видéл да лéтат едúн бил'ýк чáфки;** 2. 'расеан човек' ~ *н'о:-глéјш, алúс чáфка-ј, та уд-нéго чéкиш дă-т-свăрше рăбóта;* ~ *áрна зăвéјна чáфка-ј, ќи-зăгúне нéгдин, сéтне трéбе да-а-тéрме низ-грáдо* [ПК,2(129)].

**чафкин** adj 'нешто што е поврзано со чавката' ~ *ут-пúлците сáмо чáфкинто мéсо нé сă-јáде* [ПК,2 (129)].

**чаф(ă)рлига** f, zool. 'вид птица' – ловциите во Гевгелиско, освен *чафрлига* ловат уште: *дива гăска, дива патија, смуквар, путпулог* и др. [ТГев,385].

**ча́шичка** f, dem. – в. **че́ша** ~ *шку́л'уф и нă-шку́л'то а-скăриш та́а у́бува ча́шичка* [ПК,2(103)]; и: **чашкичка** – *штăркăло́ва чо́пка* (цвеќе) *тăка́ и́ ви́клͥе на-мо́минта сắлѕа ка́ ќи-да́де се́ме. Оно-ј уф-адна́ кут ча́шкичка, ил' па мо́ш сă-ре́че, кут-чу́шка, те́сничка, дắлга, али́с штăркăло́ва чопка* [ПК,2(141)].

**ча́шка** f, dem. 1. – в. **че́ша** ~ *пăу́ро-ј ут-прắс* (мал глинен сад), *гли-го́сно-ј, и́ма че́пче за-пи́јне, ка́-ќ смý́книш – а́дна гắлтка, а́дна ча́шка пра́ве* [ПК,2(97)]; и: **че́шка** ~ *ка виде́ че́шката, зачуди́ се: "Бре́ј... ри́бăта че́шка изгắлтала!" Зе́ме де́тто дă-га-измие че́шкăта и та́а се-нăпăлни́ сус-зла́то. Исту́рве-гу зла́тто уф-кисе́то и ту́рве гă уф-па́звăта* [ВКук(281)]; ~ *де́тто га-да́де че́шкăта. Удри́ла-му ади́н шăма́р, зе́ла-му че́шкăта – не́-си зă-ме́н! Бе́ге-си де́тто уттáм, стра́х мо́-ј да-н гу-зало́вăт, а́ко ви́кне* [ВКук(282)]; 2. изр.: **нă-чашка** (покана да се седне, да се пивне, да се поразговара) ~ *сă-ва́ркиш, а́ма ај нă-ча́шка, дă-сă-нăпи́јме де, не́ ќи-живе́јме сто́ гуди́ни* [ПК,2(186)].

**че** conj 'дека, оти' (сп. во буг. јазик) ~ *мо́мата му-ре́кла: "Не́ си-о́дам зашчо́ ла́мјата ќи-за́тне че́шмата и не́ ќе-и́ма да пи́јме во́да". Де́тто је ре́кло: "Ди́л'му не́ си-о́диш, по́шчи ме се́а ти́ и ка́ ќи-до́јде ла́мјата ка́жи-ми". Като ја-виде́ла че и́де ла́мјата, зафати́ла да пла́че и му-капна́ла на-де́тто една́ сắлза* [ВСол,Град(295)]; и **чи** ~ *има́лу ăдно́ вре́м'ą ăдắн бе́дăн чул'а́к. Ага́ ути́вąл нą-ни́вăтą ви́д'ąл чи-две́ д'ąца́ би́јąт ăдно́ ма́лку змиі́јчą. Змиі́јчąту сą-пумо́лилу нą-чул'а́ка дą-гу-утắрве* [ВДр,ГБ(329)]; ~ *и две́т'ą били́ тру́дни. Пу-пắт'ą ко́нчјăту сą-умури́ло и ка́зăлу нą-ма́јкą-си чи-му-јą-мно́гу те́шку. Куби́лăта му-рекла́: "Те́б'ą ти-јą-те́шку чи-но́сиш ăдắн, ал-ја́ шту-дą-ре́кą кăто́ но́с'а трі́ма"* [ВДр,ГБ(331)]; ~ *и ста́-наха, навăрви́ха та-оти́духа го́ре ф-планина́та при-зми́јуви пеште́ри, да-си-фл'а́зат фаф-сара́е. И га сл'а́-зуха прис-скале́те на-врата́та, чи-ви́деха на-врата́та кла́ден ади́н ка́-мен пендесе́т хил'а́ди оки́* [ВДр,ГБ (329)].

**чевре** f 1 'везено крпче за нос' ~ *Тогај бабата го изважда нос ѓавол от сандăко хем го пита : "е! Стори подна работа?" И он ја одговори да ја вели: "е море бабо, де она е била халис кахпе! Хем ја сам фатил, и ету ми даде и една чевре, што си благодара от мене"* [V,PM,165]; ~ *и тогај Марин изваѓа алтăно и чеврета, хем му вели на Теодорак: "ету господине, тиа не са ли от невеста ти?"* [V,PM,166]; 2. ~ *та́-ј кắрпа, сја-вăрѕу́ват же́нте ка́ ко́пат нă-по́л'то зă-се́нка;* 3. ~ *мąле́чук чăрша́ф, ме́тро нă-ме́тро, сă-пусте́л'уве нă-ма́ста врắс друк по́гуле́м чăрша́ф; а́с и́мум две́ чиври́на уд-бе́л ве́с, са́ма си-ј-виза́х нą-мąши́нта* [ПК,2(129)].

**че́до** n 1. 'рожба (син или ќерка)' ~ *е́дин мắш и же́на нима́ле де́ца. Фто́рата же́на му би́ла на то́а. Ут-пắрвата има́л де́те и мо́ма. "Бо́же, бо́же, вил'а́ле, вра́к че́до да-и́мум, че́до да-ви́дум"* [ВГев,М (268)] – во контекстот како лексичка посебност е употребата на зборовите: **дете**, со значење на 'син', а **мома** со значење на (ќерка): *ут-пắрвата* (жена) *има́л де́те и мо́ма;* ~ *му вели́: "си́нку, една́ мо́ма и́мам. Ела да ти чи́нам зе́т и да ти и́мам кату че́ду; кога́ ки у́мрам, ти́нака да уста́ниш на мо́јто ме́сто ца́р!"* [V,PM(23)]; ~

*Е, вá нíвăта, ричé, вá зéмјăта, вá трéвăта е-нéјна, нéјно чéдо. Кóлку дă-и-трéбиш, кóлку дă-ă-чíниш, тá пáк ќи-нíкни. Тó му-ј, нéјно чéдо* [ВЕв,Кор(305)]; ~ *ко:-пýле тáму ăну-пíле џíфка нă-ăнă дăрвíче и вó ко:-си-фăрле óчите, пýле тáму ăнă-змíạ. И вó изваjѓа тó буздугáнут – пáт! Тá мáјкă-му нă-тíạ пилíшчạ ... óде и-му-вéле: "Шó сáкăш дă-тă-пудáрум шó ми-уткинá чéăта"* [В-Вод,Крон(312)]; ~ *и катó си-отíде, запита-е нéхина стáра мáјка и нéхин си-тáтку: "Кáк си-дóјде, мíлно чéду? Кáк та пýсна клéти змíју?" И т'á хми-рéче: "Има Госпот засичките"* [ВДр,ГБ(327)]; 2. 'младо суштество (дете, младич) во однос на возрасна личност' ~ *пó-стáрте им-вíкат нạ пó-млáјте чéдо: нă-мóжум тă-рáзбéрум шо гувóриш брă чéдо* [ПК(129)]; ~ *влизéл у-двóрут. "Пумóжи Бóк, нивéсту!" – Дáл Бóк дóбру, стáру! Шо-пáлăш тýкă? – Пýл'ăм кáк ткáји, нивéсту, и сáкăм дă-тă-пíтăм, кáк ти óде рăбóтта. Амă-кá глéдăм, чéду, нé ти спóре...* [ВВод(309)]; ~ *мури, јуд Бога да најдиш, ле мале] и ти и пугача!] мури, што ме даде, мила ле мале] на куќа бугата, на момче малечко] мури, јуф кичар ќи флезум, ле мале] и оно пу мене:] "Мури, дај ми, дај ми, мила ле додо] пикмешче и лепче"] – "Мури, не-т сум дода, враишко ле чедо!"* [ТГев,197-198]; 3. изр.: **нạ-чéдо мéсто** (= усвоено дете) ~ *си-бíле мăш и-жéна и-си-нимáле дéца. Испăднáле нạ-нíвăта и-си-нáшле едná жéл'ка и си-рéкле: "Кăтóка нéмăме дéца, ќи-си-а-зéвме зạ-нạ-чéдо мéсто"* [ВМег,Сар(314)]; ~ *"'Зăшó о-сáкиш дă-ти рăбóте?" "Нă-чéдо мéсто, рăчéл, јáс ќо:-зíмум. Нéмум, рăчéл, јáс дéца, ки-со:-глéдум кути ти"* [ТГев,277]; **немат ут срце чедо** (немаат свој пород) – ако жената е нероткиња, или ако им умреле децата, сопружниците, кога ќе навлезат во зрело доба, *а немат ут срце чедо*, посинуваат некое дете, ако е машко се вика *пусинук*, а ако е девојче – *пуќерка* [ТГев,277]; клетва (кога се заколнува, пр.: дека ќе ја каже вистината): **жи-ми чедо!** [ТГев,277]; отпоздрав: *"Дај ти Бог добро, чендо!"*, како одговор на *"Помоѓи Бог, дјадо!"* [V,PM,179].

**чеза** f 'двоколка, служи за превоз на луѓе, не за материјали, ја влечат коњи, вид примитивен фијакер' ~ *му-вéле нă-крáлут: "А бе тáтко, му вéле, ај д-óјме тáм дéк óăт гулéмите, дă-сă-рăшéтăме". Имáло идну-кучиáч стáр нă-чéза. А-пригнáле кучиáта – ќ-óдăт. Одăт. Сáка д-óде дă-вíде тáму* [ДК,Ран(132)].

**чејлар** m 'мајстор што прави кондури' ~ *и-зéл дéцта и и-зạнéсал кун цá-рут. "Цáре – му-рéкал – зáнци-ј тí нạ-зạнáт". "Ти шо сакаш?" – му-вéле нạ-срéднут сíн. "Јáс сáкам – му-вéле срéднут сíн – чиjл'áр дạ-сạ-ýчам". "Зáнци-го и вó – му вéле цáрут нạ-чóјкут – нạ-éдикóјси* (= некој) *чиjл'áрен* [ВКај,Ран(322)].

**чéјли** pl. 'обувки (обично од кожа, а здола ѓон)' ~ *и чýпăта утíшла дóма и му-рéкла нă-тáтку-му: "Дăс-кăлíцăта сáка дă-тă-зéва тéбе". Тó му-рéкăл "Арно. Јáс кă-ќи-му-кýпăм ини-чéјли, áк и-зăбéсе инăш нă-перýнут-му гóре, áко пáднăт тíа чéјлите ут-перýнут, тугáј ќ-ă-зéăм дăскăлíцăта"* [ДК,Дур(147)]; ~ *сáкăл нéјкăл, сè и кáнăл сил'áј-нте нă-гóсти, а и сил'áјнте зă-áтăр – сè му-гридéле. И чóику сă-утéпăл пáри дăвáјне. Уд-гулéми ăрчóј, чунки ут-стрá сă-бéга – ут стрáм нé сă-бéга, дóшăл ду-тóа*

*дирџе́ – че́јли нӑ-мужéл дӑ-си-ку́пе* [ДК,Деб(153)].

**че́ка** (и: **чеке**)* impf 1.'во очекување е да се случи нешто' ~ *Пӑ́рвата рачéла: "Е, де́-ј жи́ва и здра́ва, да-пура́сне гулéма". Дру́гата: "Ка́ ки-пура́сне, то́ шо́-ј до́јдӑн мӑ́ш да-ј-би́де". То́ го́сто рачéл: "Та́ мо́ма éнус са-ро́јџе, ја́с-сум два́јсе гуди́ни и-о́шче два́јсе да-че́кум, јас са́ке да-устаре́м"* [ВДој(277)]; ~ *тӑ-че́кум кут студéна во́да* (= многу си ми потребен) [ПК,2(200)]; ~ *По́пут ви́ке: "Пупӑди́а, мо́ре пупӑди́а, до́мӑ-ли си?" – "А-ма́н брé у́лӑв по́пе, ми дéк кӑ-би́ам. Оди вéнчи ти́е лу́ѓе, и-здӑрви́ чӑка́ки"* [ВГев,Бог(274)]; ~ *му вéли: "а брé си́нку ету то́лко пари ти оста́вам, а́ма да си отво́риш о́чите, зашто́ аку фа́тиш, синку, сос пиа́нсфо та сетни не ти ча́ка друго, са́мо да фӑрлиш едно́ вӑжи да си обéсиш"* [V,PM(7)]; 2. 'во очекување да дојде некој' ~ *Јана платно ткаје[ скрипчијна ји фрчат[ куту на плакајне[ Јанина свакрва[ Јанина јатрва[ од рид на рид ше-тат[ л'ута змија бркат, л'ута ми л'утица[ сите седат на софра[ Јана си ја чекат* [ТГев(328)]; ~ *утрината царјут чекаши да излези зетјут, да му бакни рӑката. И кату не излези зетјут, царјут стана, отиде при негу* [V,PM,50]; ~ *двýјцата бра́тја кӑ гу-чика́ле, чика́ле, гу-нéма. Срéдн'ут гу пита́ле: "Дéк ќ-о́јш јуна́че"* [ВГев,Ѓав(274)]; 3. 'во заседа е' ~ *нӑ-прéслапо* (ниско место в планина, погодно за поминување) *че́кат лувџи́јте ди́вич* (диво животно) [ПК,2(88]; 4. 'се надева на нешто добро' ~ *ка́пнин* 'исцрпен' *га́аре то́о чувéк, шо че́киш ти́ уд-нéго* [ПК,2(57)]; ~ *уму́то мé-ј уф-мо́мте, си́но нé-нӑ-пуглéднуве, нé па нéшто по́фќе да-че́кме уд-нéго* [ПК,2(121)]; 5. – во императив 'постој, почекај' ~ *дéтто па́к оти́шӑл кӑде о́фџете. Ќелéшӑт оти́шӑл кӑде-дéтто и му-речéл: "Сéга ја́с на-тéбка ќи-те-ја́дам". Дéтто каза́ло: "Че́кај да-о́дӑм, да се-помо́л'ам на-Бо́га"* [ВСол,Град(295)]; ~ *че́ки* (или: *чéќ*), *че́ки а́с ќ-о-нӑса́дум нӑ-нéго* (= ќе му приредам непријатност) [ПК,2(80)]; ~ *мори, што ме даде, мила ле мале] на куќа бугата, ле мале] мори, на момче малечко, ле мале?!] мори, гуведа ки терум, ле мале] и оно пу мене, ле мале:] "Чек-ме, чек-ме* (чекај ме), *мила ле додо] трнче се набудех, додо!"* [ТГев(141)]; 6. 'одлага исплаќање на долг (пари)' ~ *то́га падна́* (клекна) *измиќа́рот да му сӑ мо́-лиш на нéгу ем вéлеш: Афéндо ти сӑ мо́л'ам да ми че́каш, и сити ки ти и да́дам. И прижал'а́ ца́рот на измиќа́рот, да гу пуити́, и сѐ шо му дӑ́жиши му башлади́са́* (опрости) [MV,K(267)]; 7. изр.: **празна софра** (= поставено јадење, но без луѓе) – ако домаќинот не е зафатен веднаш седнуваат да ручат. Во противно се чека и *софрата* не се поставува за *да не чека празна* [ТГев(20)].

**че́клен** m 'рачка на нож' [ДК,Лип(103)].

**че́кл'ус** m 'влакненца од класот на јачменот'[ПК,2(130)].

**чекма́к** m 'парче железо, челик со кое се секнува оган' ~ *ко́га́ се роди́ дéте мӑ́шко и са-саби́рат ста́р-ците и мла́дите, ага́ му клада́т и́мето, та са-саби́рат фрéт со́е-хми да-еда́т и пи́ет и благосла́вет дéтето на-трепéзата, и пи́ет ви́но и така́ го-благосла́вет: да-е-жи́во, да-е-здра́во, и да-нара́сне гол'а́мо,*

*да-нóси 12 окú балтíа, 3 окú чекмáк* [ВДр,Фр(326)].

**чекмеџенце** n, dem. 'фиока' ~ *карај ме, мамо, јучај ме] как да ја земам Лил'ана] – Карам те, сино, јучам те] мајкина јука не фашкиш] мајкина памет не слушиш!] слези се доло јов јудајче] земај си алтăн јотвурче] отвори алтăн чекмеџенце* [ТГев(211)] – во контекстот има уште еден пример кога именка се јавува како атрибут на друга именка: **алтăн чекмеџенце** – образец позајмен од турскиот јазик.

**чела** f, zool., Apis melifera 'тенкокрилен инсект којшто цветниот прав го преработува во мед – пчела' ~ *на една страна најде ногу пчели, и едно пиле не ги оставаши на рахат, ги јадиши. Пилету гу вел'ат пингор. Тојнака пилету гу утепа, и куртулисаха от негу пчелите. Тогас челите му дадоха едно перо* [V,PM,96]; ~ *му туриха три оки пикмез, три оки мет, три оки катран на една тапсја, и тојнака зема и две тапсја друга, и тури на вогино перото от челите, и дојдоха млогу чели* [V,PM,97]; ~ *тó-еј éдна трéва шо мирíсе, чé: л'те шо ги збíрăт. Кóшувуто ги нăмáчкувăт, чéлăта кá ки сă рóе, дă флéзе у нăтре, í мирíсе нă слáтко* [ПДој(120)].

**челад** f 'потомство, деца', пр. кога некого го заколнуваат да ја каже вистината му велат: **жи-ти чел'ад!** (или: **туку ти младост!; туку ти тоја слăнце!; за бога за душа право да кажиш!**) [ТГев(320)].

**челебú** m 'титула што Турците ја давале на христијанин големец, односно учен човек' [СКук(339)].

**челица** f 'вилица' ~ *кá умíре чувéк му-вăрзýват чéлицта* (Кукушко), во Дојранско запишавме: **чéлести** [ПК,2(130)].

**чело**[1] n 'преден дел од главата, меѓу очите и косата' ~ *"Мамо, мори, мамо и чело ме боле!" – "На челото алтăнче, на глава си фино фехче] на фехче си тепелуче] удузгоре и писќул'че – хеј, зашто велиш, мила ќерко] чело да те боле"* [ТГев(95)]; ~ *на дрýг хизмиќáр речé да зéми двé олóви, дá опрéгни, та да úди да óри, áма едúнојут ол на чéло да го бодé, дрýгио нá кăчут* [V,PM,115]; ~ *вéли најмáлката:: "мéни да ми зéми цáрјувут сúн и да му рóдја двé, едná мóма и еднó мóмче, момáта да é сóс месинчúна на чéлото и сóс звјáзди нá грендú"* [V,PM,141].

**чéло**[2] n 'скратена верзија на **чевел**, со измена на родот' ~ *е, му рéкла тá бáбăта, кóа ќи-дóјде двăнáјсет сáту, му-вéле, тú óдма д-излéји кóа ќи-чýкне сáту. И тáа дéка игрáла слýшна сáту стóри: "Дааанг!" И óна ăм уд-бăрзíна, избéгла. Иднóто чéло му-пăднáло нăтре* [ДК,Палј (121)]; во истиот текст се јавува и во форма за ж. род: ~ *а тá чéлта шу-пăднáла тáму, ă нáшăл цáруво сúн. Му вéле: "Кóј ќ-ă-нáјде вáа чéлăта ину-прéгач* (предник, дел од женска носија) *лúри ќи-му-дáм".* Во следнава реченица паралелно се јавуваат и двете форми: еднаш од среден потоа од женски род: *вáа гу-зéва тó чéлу, му-мéра нă-ќéркă-му – нă-прăстта нé-му влéга чéлăта* [ДК,Палј(121)].

**чеп*** m 'дел од чешма низ кој истекува водата' ~ *палај* (бараj) *си извор студна вода] копај си бразда длăбока] слимни ја доло јов чаришја] викај си мајстур нејуженин] направи чешма шарена] сус дванаесет чепуви* [ТГев(212)].

**чéпка*** impf 1.'средува дома, односно работи лежерно на ситни работи'

~ *чепкум пу-нешто на-занаато, или чепкум пу нешто низ бахчата, низ-дворо;* 2. 'допира' – в. **че́пне** ~ *ни́м мă-че́пки мă-гăди́шке* [ПДој, Ник(131)] – објаснување за гл. **гăдишке** 'скокотка'; 3. 'развлекува памук, волна со раце' ~ *це́л де́н че́пкум бубáјк* [СКук(340)]; [ПК,2 (130)]; 4. 'се закача' ~ *ним гу-че́пки, и́ма мáстуре, кăшта прáве – јáјце му-сă-пе́че нă-гăзо* [ПК,2(168)]; ~ *нóго-нóго ни́м сă-че́пки уз-мене,* или: *сăкăн ни́м гу-че́пки де́тинцто;* 5. 'краде' ~ *тóо не́ о-пу́шти уф-кăшти, му-че́пкат рăчките;* ~ *чу́в-се ут-тáа, бајá си-че́пке* [ПК,2(130)]

**че́пкине*** n ~ *улąве́шка-ј и че́пкинто* (= одделување на зрната од памукот – *бубáјќо* и развлекување волна е бавна работа) [ПК,2(120)].

**чепкăни́ци** pl. 'измислици, лаги' ~ *дур не́-м сă-слу́шат тąкви́ чепкăни́ци;* или: *устáв-ги ти́ą уд-гăс чепкăни́ци* [ПК,2(130)].

**че́пне*** pf 1.'допре' ~ *нăóјгă две́ брáвја, ăднó цăрну и ăднó бе́лу. Е тó би́л – зă-цăрниут ăк-сă-фáтиш, деме́к, ќ-óјш óиче пóдóлу, пă-зă-тó бе́лту ăку-сă-че́пниш, ќи-тă-извáде гóре* [ВВод,Крон(312)]; ~ *нóго афи́ф рăбóта* (слаба, несигурна), *тóо не́ сме́јш до-че́пниш, на-аднóч сă-скăрше* [ПК,2(21)] – во контекстот одново среќаваме примери за појавата што ја откривме поодамна: присуство на перефективен презент во јужните македонски говори – **на-аднóч сă-скăрше** (наместо: 'скршува'); ~ *и ти́ą гăлăбто си прăкăжувáле: "Дą му-пу́штиме ąднó пе́ро, дă си-ј че́пне óчте сус не́го, ќи-пуле́дне". И му пуштýвăт ąднó пе́рце, и вóа, алáќи, гу-нăјдýве* [И,Гг(114)]; 2. 'зема сосема малку' ~ *че́пни уд-бăни́цта дą-убúдиш кąквá-ј* [ПК,2(130)]; ~ *чипнá кулку и́глин вăăр* [ПК,2(170)]; 3. 'наштети' ~ *ричé Гóспут на не́говúти Учени́ци: Ету ви давáх на вáс пуве́лата да стăпните наврăс зми́ити и скрапи́ити, и наврăс сăто стрáшно уф душмáнити; и ни́што на вáс да не́ ви че́пни* [MV,K(312)].

**че́пнин** adj 1.'допрен, докоснат' [СКук (340)]; 2. 'сосема малку оштетен' ~ *бăрдáко-ј че́пнин нą-му́цкăта;* или: *нą-не́коо кирфи́а сјо-чипнáла фустáно; муфе́зо нă-двá-три́ ме́сте ме́-ј че́пнин, дáл' уд-мóлци, дáл' ут-шó* [ПК,2(130)].

**че́пур** m 1.'кога прстите од раката се отворени, најголемото растојание меѓу палецот и средниот прст'; 2. изр.: **педа и чепур** (= мало растојание, се употребува често за малата висина на човек) ~ *шó и́ма áдна же́на – пе́да и че́пур, да-ви́јш, ќи-сă-сме́јш* [ПК,2(130)];

**че́пче** n 1.'мал отвор од сад (глинен, дрвен)' ~ *букли́та-ј дăрвăна, збúре кóлку две́ ки́ла, плóска-ј. Има две́ чипчи́на, аднóто-ј зáткичка, дă-сă-изди́ше, дă-мóјш дă-пи́јш. Вóота ич не́* **сă-тóпле** *уф-тáа* [ПК,2(25)]; ~ *пăу́ро-ј ут-прăс* (мал глинен сад), *глигóсно-ј, и́ма че́пче за-пи́јне, кá-ќ сму́книш – áдна гăлтка, áдна чáшка прáве* [ПК,2(97)]; 2. 'мало гранче, откршено, пр. од некое цвеќе' ~ *скăрши áдно че́пче уд-мăлóкта* (цвеќе сардела) *и áска дă-с-зą-фáтум* (да имам) [ПК,2(130)].

**че́ра** adv 'денот што му претходи на денешниот' ~ *усăмнá, пá тáм, нă-аднó ме́сто, Же́нцко му ви́кăт, ф Же́нцкуто Пóле. И дóшче, ја ку́ти че́ра кá рóсише, тăкá* [ПДој, Пат(172)].

**червие** n , zool. 'црв' ~ *кату виде жената му, ча тојнака убогатил млогу, фатила да гу јаде кату червие дăрвоту, да кажи на неа как чинил тојнака* [V,PM,81].

**черга*** f 1.'веленце, постилка од ткаени ленти, исечени од текстилен материјал' [ТГев(20)]; ~ *óна-ј ткájна ут-пăртáле, исéчни нă-дăлго, сă-пустéл'ве нą-душимé* (патос) [ПК,2(78)]; ~ *нáшта, сáа ти вéл'ум уд-двóрут кá ќи-флéјш – трéм. Тóлко íмше кулку чéргăта – сóфа, уд лéва стрáна. Уф дéснăта стрáна – удáта. Сáа – кýќта: на дéсно сóфа с уџáк. Гóре нăврăс бинáта – двá диминíка. Дóлу – гувéата* [И,Гг(118)]; ~ *г-измијáх штíџте, с-исушíа, сјíа ќи-ј-пустéл'ум чéргите* [ПК,2(140)]; ~ *íмум нéет* (намера) *дă-ткáм чéрги зă-мóмта* [ПК,2(78)]; 2. 'овчарска облека со ќулавка, за од дожд' ~ *вíкуме тí: уфчáрто шó-ј нóсăт áко нé-ј тýпăно, а áко-ј пă тýпăно, áко-ј вáл'ăно кéпе сă-вíке* [ПДој (118)]; 3. изр.: **ма-зąпалí чéргата** (= му направи голема непријатност) [ПК,2(150)]; ~ *нáјмąлéчката ќéрка ќи-т-јаа зăпáле чéргата, димéк нóго трóше, ил' па-ј нéкаа чипăришáк* [ПК,2(176)].

**черкéс-пáлто** n 'машка облека, вид палто' [ПК,2(130)].

**чéс**[1] (в. **час**) m 1. 'временска отсечка – момент, час' ~ *И дóјде Велíгден, и напрáвиха селéнете хóру насéлуту да-са-вéсел'ат. И сíчките отíдоха на-хóро, и нáзи гíздавáта мóма и т'á дóјде. И на-чесá пудý тíхан в'áтар, јýди са-свíха сасв'áтар* [ВДр,ГБ(327)]; ~ *си-клáде главáта на скýта хи и хи рéче: "Л'ýбе, мáлка мóме, мóе веселíу, на-скýта-ти мáлку шта задрéмам, та да-глéдаш прóс (sic!) злáтно пенж'ýра аку да-вíдиш от-нáзи барчíна да-са-подадé н'áква мăгла, и на-чéса да-ма-рýкаш"* [ВДр,ГБ (328)]; ~ *Гул'áмąтą змíјą ... му-гу-дáла и му-реклá: "Уш с'á нăтáтăк штą-рăзбíрąш изíкą нą-сíчки жуóтни, ăмą-нą-нíкуј нéмą дą-кáзувăш чи-гу-рăзбíрąш. Штóм кáжеш нą-н'áкуј, нą-чăсă штąумрéш"* [ВДр,ГБ(329)]; 2. 'навечер' ~ *чéс ки-дóм уф-вáс* [СКук(340)]; односно 'после' ~ *éла чéс, ќ-óјме нą-лóјсто* [ПК,2(130)].

**чес**[2] f 1. 'уважување од срединатa, почит' ~ *му-вíка: "Хá, гáзда, шó си-чýдиш?" "Кá нéшту дă ми-јáдă. Јá сăм пручуéн нă-цéл свéт. Кóа ќи-чýјăт жéнта ми-бигáла, кăд óдăм јáс. Знáчи нéмăм нíкăкво чéс"* [ВЕв,Кор(305)]; ~ *тогас синот му сос млогу жал остана расчуден, и сичката му кăшта си облечиха на черни дрехи, фати синот му, сос млогу слава и чест гу зарă татко му* [V,РМ,7]; ~ *Јóвăн утíшăл уцăркфа дă-г-упíта пóпу, дă-му-кáже кóј-е тó сити–Јóвăн шу-тóлку пăти гудíшно му-слýжăт и шу-íма тóлку гулéма чéс. Кóа гу-вíшăл тó, Јóвăн сíти Јóвăн бóс у-вóдăта викнáл: "Еее, сирумá сити–Јóвăн, и тí иттéн си-угýл'ăл"* [ДК,Деб(153)]; ~ *и така отишли на царскиј конак; да излезе царјут дур от вунк портите; го пристретна сос много чест* [V,РМ,169]; 2. изр.: **прáве чéс** (= изразува почит) ~ *кá сă-клане нивéстта прăт-кýмо, му-прáве чéс, гувéе, адéто-ј тąкóф* [ПК,2(36)].

**чеснóк** m 'чесен (лук)' [ПДој,Ник(130)].

**чéсин крăс** 'религиозен реквизит' ~ *мăнóќăр тó-ј чéсин крăс, уф-нéго íма тăмăкшíло. Дóнцино-ј уд-грóбо нă-Исýс. Мăнóќăро ликýве удóчи* (т.е. ако некој е погледнат со лоши, злобни очи) – суеверие [ПК, 2(77)].

**чест*** adj 'густ, збиен, кога нешто е едно до друго' ~ *Они пá бéгąт. Кóа дą вíдąт – пá зąд нíх íде. Дýр дą-и-стíгне глéдат нăsăди*

*и-стритýве ạдин стáр дéдо. И дéто и-пúте: "Дéк тăкá брé дéца?" Дéуто бил Гóспут. Ду-чéстата гóра кá дóшле...* [ВГев,М(269)]; ~ *вјанал јунак брза којна, да ќи јоде в честа гора] в честа гора лов да лове, лов да лове диви пилци] не са биле диви пилци, тук са биле ми галăбе* [ТГев(51)]; ~ *нóго-ј чéс фạ-сýл'о* [ПК,2(130)].

**честáк** m 'ситна, густа шума' [ПК,2 (130)].

**честин'áсова*** impf 'честита' ~ *отúде бáбата и на кумóт му кáза: ча ðјáте ке крăсти, и отúдоха да крăстјат; мăжко úме турú кумóт, и сúчки на цáрју честин'áсоват ðјáте* [V,PM, 111].

**честит** adj в. **честин'áсова** ~ *питýве пá нéкуј: "Тá-ј ли цáрскăта пă-лáта?" "Тá-ј". И сă-рăзвúкуве: "О-о дóктор, о-о дóктор", вúке. Пá óде, нéкуј адăм фăрл'ýве, пá вúке. О чујýве пулúцјăта. Оот му-кăжýвăт нă-цáро. Му-вéл'ăт: "Чистúти цáро, тýкă едúн дóктор нă-пăто вúке"* [ПДој(148)].

**честе (сă)*** impf 'по некој повод се дава пијалак или сл.' ~ *сă-свăршúла нéкаа гулéма рăбóта, да-рéчум сă-јзбрáл тит'ýно, сă-јзвршúло жúт-то. Тугáј вúкме от-еј кăрчма, зă-тóо сă-чéстиме пúјме кăрчма* [ПК,2 (172)].

**чéсто**[1] adv, opp. на 'ретко' ~ *н'ăкуј вр'ăм'ă имáлу идúн цáр. Тóј нăмạл тајфá и за тýс чéсту с'ă мóлил нạ-Гóспод'ạ дạ-му-дạдé бạри-иднá мóмичкạ. Ут-мăрạ сéтн'ă душéл идúн плимạтúк* [ВБог,Нег(339)]; ~ *кáк да сăм јáзе јýбава[ бугáта кăша на глáва[ чéсто мисéјне, пичéјне[ мăшките деца дăржáјне[ чéсто бáници сукáјне* [И,Гг(108)]; ~ *у-сéлто имáле ăднó пóп, пă и óн чéсто пăти мă-ј-нусúл нéјнте кнúги дă-му-ј-нéј пеáнто дéте* [ВП,К(292)]; – во контекстот се забележува нерегуларна употреба на заменката **нејн** наместо 'негови' со што се засегнати и категоријата род и категоријата број: **ăднó пóп мă-ј-нусúл нéјнте кнúги**.

**чéсто**[2] n 'сито за пресејување брашно, со ситни, чести дупчиња – оттаму и името' [СКук(340)]; во соседниот струмички говор: **чéстина** – óна-ј нóго пó-чéста ут-сúтто.

**чéсăн** adj 'тој што ги почитува општествените норми' ~ *то: уфчáр имáл бил'ýци: бил'ýк имáл кóјне, бил'ýк имáл óфци. Арно áма, сă-нăóјџăт едúн пăт ѓáвуло и дéуто Гóспо. Ѓáвуло му вéле нă-дéуто Гóспо, а то: чувéк, уфчáро бúл нóго чéсăн* [ПДој(143)].

**чéта*** f 1. 'вооружена формација, обично воена' ~ *уф-сéло Бáбјăни се-сфалú Димúтре Бăбјáнски, диситáр нă-чéтта и дујдé ду-кунáкут шọ-гọ-úмăа, шọ-бéа Гéгите, сијмéните шọ-бéа. Му-викнá Димúтăр дă-с-придáдăт, дă-утвóрăт. Тúе утвурúја óгин* [ВК,(283)]; ~ *тă с-принудúја кумúтте, Апустóл су-чéтта дă и-збéрăт стáăта, дă и-истéпăт Гéгите и дă и-нóсăт уф-нăтре, уф-ѓóлут, дéка бéше Цáм–кулúба* [ВЕв(297)]; 2. изр.: **гă-уткрú чéтта** (= поткажа, откри некоја тајна) [ПК(Гăрб)].

**чете*** impf 'преку сетилата за вид – очите, прима некоја содржина означена во напишаното – чита' ~ *вúд'ạлạ нạ-срéт стáјạтạ истéгнạли, умр'áл мăш. Нạ-рăките-му имáлу гул'áма кнúгạ и нạ-кнúгăтạ бúло нăпúсăну: "Кăтó пручăтéш тăс кнúга, јá штạ-стáна и штạ-сạ-óжăн'а зạ-тéб'а". Чéлạ Мạрýшкạ трú днú и трú нăшти* [ВДр,ГБ(330)]; ~ *јáс, óти тăнтéли плéтăх, ич нé*

*мă вирýваа л'ýјто от нé знáм да чéтум* [И,Гг(120)]; ~ *"Мú јá ти гу пúсмуто, нá ти гу, вúке, тóă пúсмо нă-мéне ми-гу-дăдé". "Ах, вúке, кýчето ниéдин, óн је знăјáл дă-чéте, мóјто пúсмо гу-шутнá, óн нăпишá знáчи тúă дăј-нăпрáвиш"* [ПДој,Ник(158)]; ~ *нă-нéго нé о-фáште бóлис, нóсе пéјна кушýл'а. Пéјна кушýл'а-ј тáа шо стујáла уф-цăркăфта и над н'áа читéл мулúтва пóпо* [ПК,2(188)].

**четириjсе** num '30+10' ~ *и т'а клáла нóва комат хл'ап. И вăрви, вăрвал, замрăкнува вăв една гóра. Хýбуу ма дума: "Ја ше спа тук – казва – в горăта. Дé ше вăрва, казва, ше спă в горăта". И, под ено дăрво, лéгнува там. Гледа – четириjсе души хора, вăрв'ат* [ВДр,ГБ(333)]; ~ *кату са и опúл, отúде прáве нá тавлаханáта, најдé тáмо четирúјси кубúли, еднá бéла, дрýга червéна, дрýга жăлта, дрýга цăрна – сéкоја сóс дрýга бојá бéха* [V,PM,123]; ~ *от тáмо отúде на мердевéно нá скáлата. Скáлата úмаши четирúјси басамáци, постéлени сè сóс цóха, и óни бéха сéкаква тјурлúа* [V,PM(123)].

**чéтник*** m 'припадник на вооружена група' ~ *чýкăт нă-пóртăта нé утвáра. Ричé: "Дă-стáниш дă-бéгăш, нă-вó врéме нé утвáрăм". Кó и глéда чéтникут зăстанат су-пýшкăта тăкá зăтскрúено* [ВЕв(299)].

**четри** num '3+1' ~ *мáјка му заеднóч фатú хизмикáр за чúфтут и óшти еднóч не пýсна нúту пари, ниту дéте по вăнката... áма не промúнá млóгу врéме, на едúн дéн измрéха чéтри дéца та тéмната нéмаши нúкој утешéние* [V,MP,26]; ~ *кога ки идиш тамунака, да здигниш на кон'у четрите ноги, да му туриш свингер на петали месту, ча инак ки тропка кон'ут, ке да си разбуди протудрак* [V,PM,74]; и: **чéтири** ~ *и зăпóчнувăт áн да-прáвăт мéжду чéтири пăта. И áнут се-нăпрáуве. И зăпóчнувăт чéшма дă-се-прáве. Напрáви се чéшмата* [ВК,К(283)].

**четроица** (и: **четорица**) num ~ *му са поклони и му рече: "ми некеш и меника да дојдам по тебика?" – Ба брате, аку ми милуваш, ела! Ајде са чиниха четроица* [V,MP,44]; ~ *И пак дојдохми близу при урману, ми рече: "ади господине, да флезими аф то орман двамина и да излезими четорица"* [V,PM,54].

**чéша**[1] f 1.'мала стаклена посатка во која се става течност, пр. ракија' ~ *нăтрéтију пăт рúба излувúх, зимáме дă-га-извáрме. Рăстăрбушéјки, н-óж дум една чéша. И му вúке мóмта: "Ама што хýбава прúкăска ми-гу-вóриш, тăквá прúкăска нé бúх-чýл"* [ВКук(284)]; ~ *мóмчето ќе-си-калéса и побрáтиме – пéт-шéс дýши, ќе-зéма ракúја аф-еднó шúше, и чéша ќе-нóси, ќе-óди по-кýќите да и-кáни роднúните* [ВЕв,Бар(300)]; ~ *утúде нă-рéкăта, фăрлú вăдичкăта, фатú-си пáк дрýга рúба. И дујдé дóма, пригутвú рúбăта, истăргá-га, рăстăрбушú-га. Нăјдé вăтре еднá чéша"* [ВКук(281)] – во кукушкиот говор се среќава преглас на **'а'** во **'е'** зад меки согласки (или што некогаш биле меки); во случајот **чеша** место 'чаша'; во гевгелискиот и дојранскиот говор нема преглас: ~ *мома вода пије, мале, грло ји билеје] грлото ји било, мале, куту остра сабја] устата ји била, мале, чаша фикијова* [ТГев(53)]; ~ *Кара́-Циндéм кăжýве на-дујнáѓузилúјкăта: "Вóа умјáсе на нáшут чувéк. Тóлко врéме зăгúнин, áма на-нéго умјáсе". Они турúле адна чáша утрóва, áко дă-гу-пувлáдăт Јарăм–Минăрéто дóло – дă-сă-

*утрŷăт, дă нé сă-дáат жúви* [И,Гг(115)]; ~ *óде уф-дрŷгăта удáа и тŷкă úсто тăкá: пáк спúе мóма едná, чáша и прăстăн нă-мá·ста. Гă-испúе вó·та, гу-тŷре прăстăно и ричéл: "Тáа ке́· нă-фтóрио брáт"* [ПДој,Ник(168)]; 2. изр.: **си-испи́ чáшта** (= се кажува за оној кому му се ближи крајот од животот, но исто така и за оној што имал моќ но веќе заминала, моќта) [ПК,2 (192)]; **уф-чáша до· испи́јш** (= се кажува за нешто многу убаво) ~ *сă-пуфáл'уве нă цáрицăта: "Е, вéле, цáрице, уф-нáшио кăвăџú· úмă éдно дéте, нé сáмо вéле, шó-ј ка·вéто, и дéтто, дă-гу-вúјш, уф-чáша до· -испúјш* [ПДој(145)].

**чеша**[2] impf 1. 'ја средува косата со **чешил'** ' ~ *дурдé бéх млáт и врăтјáх кáминут да мéли водиницата, бéх хáрин, и ме зóбеа, и ме пóиха, и ме чéшеха, áма сегá остарјáх; ету ме извадúха тŷка на снегó* [V,PM,138]; ~ *вúка сóс благодарéние: "ако си жéнцку, кéрка да ми си чúниш, аку си мăжску, éла сúн ки ти чúнам!". Тогáс излезé и Ангелúну от прет стáрата самовúла. И когá га вúде самовúла, га фати, га бацá, ката дéн га чéшиши* [V,PM,133] – во контекстот, во формата на женското име *Ангелúну* (< со редукција од 'Ангелино') се потврдува веќе споменатиот аргумент дека во овие говори категоријата род не функционира, зашто имињата од ж. род по правило се јавуваат со финално **-а;** 2. изр.: **сè ус-мéн сă-чéше** (= постојано сум му мета на оговарање) ~ *дéк д-óде сè ус-мéн мó-ј маабéто, сè ус-мéн сă-чéше* [ПК,2(192)]; **сă-чéше дéк нé-о-áпе** (= се чувствува непријатно бидеј-ќи згрешил) ~ *кá му-кăжáх шо г̄уворúл, фаūú дă-сă-чéше дéк нé-о-áпе* [ПК,2(198)]; **ти гу-чéшиш, óн квиче** (= *ūи му-ūрáвиш áрно, а óн зă-лóшо о-зúме*) [ПК,2(198)]

**чешил'** m 1.'направа за лична хигиена – за средување на косата' ~ *тóа дéтто, шо сă-рудúло, фăтúло живúни да-јáде. "А да бéгме, сéстричко", ричéл брáтут. Да-зéмиш стóмната и чéшил'ут и брúчут – тúа три шеáве"* [ВГе,М(268)]; ~ *мáјкăта бúла мăштéа. Имáла ину-дéте и инă-чŷпа. Мáјкă-му нé-ă сăкáла чŷпăта... сăкáла д-ă-зăкóле чŷпăта. И му-вéле сéга: "Ај ќи-бéгăме", нă-брáт-му му-вéле. Гу-зéвăт чéшил'ут и зграна й ŷма* (вид земја). *А-фăрл'а тá ŷмăта, сă-чúне кáл* [ДК,Ран(125)] – во контекстот именката **дете** се јавува со значење **син,** оваа лексичка специфичност нашироко е присутна во долновар-дарските говори; ~ *"У-уу, тóлку слáтко мéсо шу úма, му-вéле, нé-и зăклáме дéцăта д-и-изéјме!?" Дéцăта кă-чŷле тáка, нóшкăта стăнŷвăт. Дур-дă-стáнăт óни д-ă-нăпрáвăт тáа рăбóта, зéле чéшл'а, бричóј, нужóј су-нú, бéгăт. Он су-кóјнут вéтер д-и-стúгне. Фăрл'ăт...* [ДК,Лип(115)]; 2. 'двојно назабено парче ламарина за чешање на доби-ток' [СКук(340)].

**чешин** m, bot. 'дел, целинка од главица лук' [ТГев(481)]; в. **чéшле**.

**чешле**[1] impf 'растресува волна, памук, коса' [ТГев(481)].

**чéшле**[2] n 'дел од главица лук, чесен' [ДК,Лип(104)].

**чéшлан*** adj 'зачешлан, со средена ко-са' ~ *тúа вáште мóми óдат кут пăрнáрки* (пăрнáр = ниска грмушка со многу ситни гранчиња и лисја), *сè сă нé чéини* [ПК,2(95)].

**чéшма** f 'направа од која вода тече' ~ *и·зăпóчнувăт áн да-прáвăт мéжду чéтири пăта. И áнут се-нăпрáуве.*

*И зăпóчнувăт чéима дă-се-прáве. Напрáви се чéшмата* [ВКук(283)]; ~ *вăрв'áли, вăрв'áли и стигнáли ду-ăднắ гул'áма кắита сăс-жел'áзни пóрти. Нạ-дóра имáлу чéшма. Мạрýшка кáзăла нạ-мájкạ-си: "Мájу, мнóгу ми-сạ-níе óда. Штạ-íдạ дạ-níjạ ут-тắс чéшмạ"* [ВДр,ГБ(330)]; ~ *палај* (барај) *си извор студна вода] копај си бразда длăбока] слимни ја доло јов чаршија] викај си мајстур нејуженин] направи чешма шарена* [ТГев(212)]; ~ *нéмăло пóнăпрuт чéшми нă-кýќите, íмăло нă-сéлуто чéима uднá, а кóа се-бéрели нéкои трú дивóјчијна утíиле нă-чéимăта дă-пắлнат вóда* [ВЕв,Кр(301)]; – во контекстот е регистрирана проширената употреба на предлогот **на** кога укажува на внатрешност, наместо 'во', сп.: *немăло чéшми нă-кýќите, íмăло нă-сéлуто чéшма;* ~ *като се-приближúл до-еднá чéшма, видéл еднá мóма да стóи до чéшмата; је казáл на-мóмата: "Зашчó стóиш тýка?"* [ВС,Град(283)].

**Чешма Хан** top. 'прифатилиште, примитивен хотел во Солун каде што во минатото (пред Балканските војни) отседнувале македонски кирации' [ТГев(424)].

**чешмин*** adj 'нешто што упатува на направата од која тече вода (чешма)' ~ *синку, тинака, л'у да идиш таму да видиш, дека е мајкạта на водата, да га сечиш да не иди хич вода на чешмата, та тогас да земиш четирисите товара баш ракиа та, да га туриш аф чешмините курита* [V,PM,42].

**чешмичка** f, dem. – в. **чешма;** сп. top. **Бабина чешмичка** – во Гевгелиско, над с. *Серменин,* во близина на месноста **Две уши** има камења кои што личат на стадо бели и црни јарци а во средина има камен што личи на баба; под тој камен има извор што се вика **Бабина чешмичка** – сп. ја приказната за бабата Марта која што го налутила Сечко (февруари) и тој ја смрзнал, *шчикурисал* в планина [ТГев,13].

**чивија** f 1.'направа со остар врв, за различна намена' пр. од голема помош му е на оној што цепи дрва, односно кога треба да се одделат некои работи едно од друго; обично се железни, но ги има и дрвени – клин' [СКук(340)]; ~ *нă-трундúро íма прувáл'ăно дýпки кóлко-ј широ́к курáбо, дéка стó-т чивúјте, нă-тú- чивúј флéвăт дýпките нă-трундúро. Курáбо-ј широ́к мéтăр и двáјсе, дắлк еј пéт и шéјсăт* [ПДој(128)];– *кураб* (= чамец што се движи по Дојранското Езеро); 2. 'дел од запрежна кола' [ТГев (481)]; 3. сп.: **на чивија** 'назив на детска игра, ја играат машки деца'; освен споменатава (игра) во Гевгелиско има запишано и други називи на детски игри: *брни капа, шук топка, чилик, длăго магаре, на три нози скукајне, ќорува кубила* и др. [ТГев(325)]; 4. ~ *íма чувúј-чки, тíа сă-дắрвини клинчúна, зă-кóвне нă-пăпýџи, ги-путрéбувạт кундурџúјте: "ýдри нéкаа чувúа нă-тáа папýџта, дă-н-зée тăкá"*; 5. изр.: **му-удрú чувúата** (= му приреди непријатност, го насамари) [ПК,2(178)].

**чивирме** n 'печено месо на скара, на ражен' ~ *му рекоа на протудраку: "господар наш! Тој јунак што са чини на тебика хизмиќар, да знаеш, ча теби ке да ти погуби". Тој им вели: "Да видими, тој ке да ми погуби, или јазика ке да гу пека на ражен чивирме"* [V,PM(73)]; ~ *И тóјнака гу земá кýчинто, да му кáжи нíвата. Кýчито отíде,*

*аф една́ ду́пка не́три флѐзи, и то́јнака оти́де, удри́ва на о́ловиту да флѐзат аф ду́пката. Оло́виту не флѐваха. Едно́то го зако́ли; фати да гу пиче́, да гу чи́ни чивирме́* [V,РМ(127)].

**чиви́т** m, bot., Indigofera tinctorija 'светло сина боја за бојадисување на волнена преѓа' [СКук(340)]; разредена се става на крај кога се испираат бели алишта – за да бидат убаво бели' [ПК,2(130)].

**чивитли́а** adj, indecl. 'материја со светлосина боја' [СКук(340)]; ~ *ус-мира́к изнуси́х ади́н чивитли́а кусту́н* [ПК,2(130)].

**чиви́т-цӑрно** adj 'помодрено место, сино накај црно' ~ *ко́жа уд-о́вца, а-туру́ват нӑ-у́дрӑнто ме́сто шо те́-ј, о́на ќа-извле́че крӑ́фта, на-у́дринто ме́сто ќи-оста́не чиви́т-цӑ́рно* [ПК,2(29)].

**чивринти́а** f 'летно трло, ограден но непокриен простор каде што се затвораат овци' [ПДој,Ник(126)].

**чивре́** n 'вид крпа, служи за покривање, везена по краиштата; крпче за нос'; сп. – дел од церемонијата при свршувачката: ~ *ни́ą ќи-им да́дме цӑ́ло (сре́бӑрна па́ра), алтӑ́нче, зą ма́нска па́ра, и цвеќе и к'и́тк'ичка (кӑрӑ́мфи́л'че); вӑрза́ни сус цӑрве́н ко́ниц, сус-вӑра́к; бухчӑлӑ́к: кушу́л'а, га́шти, ри́за, чивре́ (пӑче́та), чура́пе, вӑркузу́н* [ВГев,М(269)] – во контекстот турскиот збор **чивре́** (крпче, марамче), се објаснува со друг турцизам **пӑче́та;** наместо со содветен македонски (словенски) збор, што зборува за изразеното турско влијание врз македонските говори во југоисточниот дел.

**чига́р** m 'цигара' ~ *(и́миш, не́миш) да́ј а́јн чига́р* [ПК,2(130)].

**чигӑро́ва кни́га** f 1. 'танка хартија со која се завиткува цигара'; 2. fig. ~ *шо́ купи́ме а́дни уре́е, сąфи́ сӑ́рце, а́дна те́нка шл'у́пка али́с чигӑро́ва кни́га* [ПК,2(...)].

**чигов*** pron 'чив, на кого е' ~ *царскиј син ги пита на трисите девет братќа, им вели: "така, братќа мои, аф таја гора нетри, чиа е таја порта, чигови са тиа конаки?" И они му рекоха: "тиа конаќа са на наша сестра Цӑрнодреха"* [V,РМ(52)] – во контекстот среќаваме проширена употреба на предлогот **на** во состав на директниот предмет, што се среќава по периферијата, особено на југ: **ги пита на трисите братќа.**

**чи́з(ж)ма** f 'длабока кондура (до под колената)' ~ *Ца́рут му-ве́ле: "Бре́ ви́кните-гу то́ Ѓу́птино шу-сви́ре". "Та шапкӑта, му-веле, утриндафил'ут даj-ӑ". Е, дур зе́вӑт ца́рут дӑ-му-ӑ-да́де та́ шапкӑта нӑ-не́го и дава́штем – пррр, сӑ-сто́ри про́со. Сӑ-ту́ри то́ про́суто. Он, идно-зӑ́рно у-чи́змӑта му-влегӑл* [ДК, Ран(141)]; ~ *ве́ли на нивја́стата: "Ја́зе кожа́та ки га кла́м на една́ стра́на, и да не си ла́ха да га изго́рјат, ча се́тника ки ми те́раш, а́ма ду́р не́ раска́пиш желе́зни чи́жме, не́ ки мо́жиш да ме на́јдиш"* [V,РМ(131)]; ~ *та́тко и ги направи́ чи́зме от желе́зо и ста́п от желе́зо, и тја́нака надја́на чи́змето, зема́ и желе́зни ста́п на рӑ́ка, кини́са л'убо́вникот да гу те́ра. Шета́ла по́ли и го́ри мӑ́ра-мло́гу до три́ годи́ни* [V,РМ(131)] – од множинската форма **поли** наместо 'полиња' се гледа дека во овие говори родот не функционира, па именката од ср. род во множина се јавува со наставката **-и**, позајмена од другите два рода. Пошироко погледнато се работи за обопштена употреба на множинската наставка

-**и** кај сите три рода, што се наслонува на образец од турскиот јазик.

**чиӣз** m ʻспрема, подароци што невестата ги добива од родителите и ги носи во семејството кај момчето' ~ *нạ-сиїте бухчăлăџи, нạ-зóлва, нạ-чiн-му, нạ-вýјку-му, нạ-нéгувут тéтин, нạ-кýмут (по-отѕăди). Ќи-дóạт нạ-читвăртóкут вéчăрта. Цáлјут питóк шо-íмши чиíз ки-гу-искáриш дạ-гу-глéạт* [ВГев,М(269)].

**чиӣр** m 'површина со трева, ливада' ~*Учéјтисте ут цвéтиџте уф урмáнут как пурáстат нíто сạ мăчат, нíто прéдат. Ви вéл'ам на вáс óти нíто Сол... су тóлко цáритина шо имáл ут Бóга сạ размині катý на тíа идéн. Или трéвата уф чиíрут, вáден лíчи, и ýтри си клáл у-фýрнута* [MV,K(264)].

**чиј** pron 'за директно прашање: чие е нешто, на кого е' ~ *"Ама, јá викáл, нíă рăбóта тéрăме, а гу-видéме тóă ичумéн здрéл, гу ижнијáмă и ричéме: "Чíј е тóă ичумéн ќо-* (< ќе го) *ижнíјме зă-един ден, зă-дă-вичерăме ва вечăр, пáри нé сáкуме"* [ПДој,Ник(158)]; ~ *значи нăпрăвиле кăул. Е, чиј ки испадне верно, чиј не-ки-испадне, нă-него ки-му-искарат очите* [ПДој,Ник(165)]; ~ *си óде дóма, нă-нí му-вéле: "Ќи-прáјте гóзба. Јác ини-дéца вíду. Ќ-и-гóстăм". – "Чíј дéца-сă?" – "Нă-вудинчáрут". Тíа и-жéгна нăтре. "Шó ќи-прáјме?", си-лáфăт* [ДК(Лип),114] – во контекстот има пример за нефункционирање (барем не целосно) на заменските форми во соодветните падежни остатоци, конкретно употреба на номинативната, субјектната форма **'тиа'** наместо долгата форма за прав предмет 'нив': *тíа и-жéгна нăтре* (наместо 'нив и жегна'); за ова в. во граматичкиот дел.

**чијл'áр** m 'мајстор што прави кондури' ~ *и-зéл дéцта и и-зạнéсал кун цáрут. "Цáре – му-рéкал – зáнци-ј тí нạ-зạнáт". "Ти шо сакаш?" – му-вéле нạ-срéднут сíн. "Јác сáкам – му-вéле срéднут сíн – чијл'áр дạ-сạ-ýчам". Зáнци-го и вó – му вéле цáрут нạ-чóјкут – нạ-éдикóјси* (= некој) *чијл'áрен* [ВКај,Ран(322)].

**чијл'áрен** m – в. **чијл'áр** ~ *"Ти шо сакаш?" – му-вéле нạ-срéднут сíн. "Јác сáкам – му-вéле срéднут сíн – чијл'áр дạ-сạ-ýчам". Зáнци-го и вó – му вéле цáрут нạ-чóјкут – нạ-éдикóјси* (= некој) *чијл'áрен* [ВКај,Ран(322)].

**чијрек** m 'четвртина од нешто' ~ *Изважда сиромаху един карагрош, и гу позна владиката карагрошут, ча беши негову. И заеднoч, онова час отиде да види неговите карагроши. И кога отиде, што да види? Трите чијреци си загубили, един чијрек стоиши* [V,РМ(39)]; ~ *"ми дојде на умот: га кладох на врăх таван'ут. Та от ониа карагроши имаши един сос тарапканофска мишан, ету това је. И сега, кату отидох на таван'ут, не најдох ниту един чијрек от карагрошите"* [V,РМ,39].

**чикајне** n 'начин на ловење птици' – со тој начин *на чикајне* обично ловат *брдски јарбици* и тоа во јули или август кога ќе пресушат скоро сите извори. Сепак ќе се најде некој извор со вода каде ноќе доаѓаат *јарбиџте* да пијат вода. Околу изворот се ставаат *примки* и кога ќе дојдат птиците заглавуваат, односно се фаќаат во *окната* од *примката* [ТГев(388)].

**чикано** adv 'очекувано' ~ *најстина пăтникут шо има пуминато по тува и белки застанато, да гу распулја чуднјут извур, така ич нечикано му*

*испаѓа прид иден "паметник" шо му-ј пуваријна мислите на повичка ут 2200 гудини напред, кога се наоѓаше стридурекут* (центарот) *на сăта тогај позната дујна – тука* (станува збор за родното место на Ал. Македонски – Пела) [МЕ,Р (68)].

**чикиа** f ~ *малечук нож шо сă-утворуве и затворуве, гă-има и фабрична и гă-прават нужарто* (мајстори што работат железарија) [ПК,2(130)].

**чикијка** f, dem. 'мало ноже што се носи в џеб' ~ *и бабăта му-ис-пуштива идна плута сирејне, две... –"Пушти госпуди, баба немăм дă-мă-пуле, деца немăм дă-мă-пул'ăт". Му-спуштува ва оше идна – му-пăдине и чикијкăта нă-бабăта* [ДК,Лип(117)].

**Чиким** top. – во превод од тур. 'из-лез'; на тоа место се фрла грип (рибарска мрежа) во Дојранското Езеро [ПДој(135)]; сп. и top.: **Орта Чиким** (= среден излез).

**Чикимцка Река** top. 'име на суво-долица', проаѓа покрај местото **Бејово Чиким** (= излез на брегот), таму се фрла **грип** (= вид рибарска мрежа) [ПДој(135)].

**чикич*** m 'направа (алат) за ковење' ~ *тогас тојнака му вели: "да ми докараш, мајстори, две оки л'аш-ки и една ока вино, и јазе ки земам чикичот, ки флезам аф една одаја"* [V,РМ,137]; ~ *тури адна чувиа и удри ус-чикичо, дă-вијш ка ќ-испадне;* кај Саќов: 'ѕидарски чекан' [СКук(340)].

**чикмак** m 'парче челик со кое се удира на кремен камен за да се добие искра, односно оган' [СКук(340)].

**чико** m 'роднинско име, брат на татко, стрико' – најмалиот брат на татко ми, односно мојот стрико уште не беше женет ~ *и колко са мандале* (дрвце со кое се затвора вратата) *подигнани и колко стројници пуш-тувани, ни една мома не кандиса да кинисе пу мојут чико* [ТГев (280)]; ~ *трăгнаме уттамă. Ас бол'ăн гаре, сă-рăзбулех ного. Шо ти-може, умри ак сакиш! Риче: "Дек к-ојте* (< ќе одете) *сја:?" Нија викаме: "Ќ-ојме уф-Буризуво, имме чико, имум брат, там ќ-ојме"* [ПКук,Пат(282)].

**чикор** m 'пенушка' ~ *ка-дујдели ду-дуп-кăта, и лисиѕта емен оп! – скукнала и уф-дупкăта. Вăл-ко а дă-ă-фате, ама нă-може. Лисиѕта клăдела ăдин чикор нă-вратта и вăлко нă-може дă-флезе* [ВКук,Пат(287)]; ~ *извăдих два-три чикора уд-нифта* [ПК,2(130)]; ~ *ка сă-наддена* (се набоде) *нă-ајн чикор, се крăф сă-чини* [ПК,2(79)]; ~ *ситнички дрăф-ѕта устануват ду-чикоро ка ѕепме дăрва ус-бăлтиа. Некуј и викат ципнатинки. Тиа и-збирме за-потпал* [ПК,2(42)]; и: **чăкор** ~ *ричел "Бравос брă жено, ем си-гу-турила дă-сă-варе". Е, уддел тамă нă-место, искăрал: "Жено, сă-свăрил". Гу-буте чăкоро, "сă-свăрил", викал. "Стани дă-вијш, сă-свăрил, жено!"* [ПДој,Ник(159)]; ~ *една бăлтиă нă женета, уф-кăзано, а турил уф-кăзано. Е он, напкунта пукријал един чăкор сус нијно јурган, ка ки дојде дă-сă улаве, значи дă-рече ди-ј спие женă-му, а он пă чикор бил* [ПДој,Ник(159)]; ~ *утидоа уф-плăнинăта, ăдно ак чиниа, пак се-вăрнаа назăт. А пак ăдна чета бигала сус-дистина души. Они не мужаа дă-испаднăт, устăнаа нă-***Чикор** (top. 'име на место во Еницевардарско), *ăдна кулипка там* [ВЕв(297)].

**чикорче** n, dem. – в. **чикор** ~ **Цăрно мече на чикорче клече** (гатанка = лозница со грозје) [И,Гг(122)].

**чикуля́то** n 'десерт чоколада' [СКук (340)]; [ПК,2(130)].

**чикуре́се (-сă)** pf 'се здрви' – в. **чикуресуве** ~ *сă-чикурисáл дéлт Динúш; áј-го гудúни лéжи чикурéсин* [ПК,2(130)].

**чикуре́син** adj 1.'многу измрзнат, сторен како **чикор'** (пенушка) ~ *стуја́ќи вóнка чикурисáх, чикурéсни ми-са-нóјсте;* 2. fig. 'парализиран' ~ *кăжу́вăт сă-чикурисáл дéлт Динúш; ај-го гудúни лéжи чикурéсин* [ПК,2 (130)].

**чикуре́суве (сă)** impf 'се здрвува од студ' [СКук(340)].

**чикăлда́к** m 1.'дрвце што допира до горниот воденички камен, којшто се врти и се создава силен шум'; 2. fig. 'лице што многу, и често неконтролирано, зборува' [СКук (340)].

**чиле́нк** m 'собрано сено на ливада' ~ *áк гу субéрме сéнто уд-нăмлúта, уд-ил'нúците, нă-ку́п, тáа гă-вúкуме чилéнк, óна-ј вăртлéста, сивриа, висóка, а áко-ј длăгнăвéста нăпрá-вăна, ку́па гă-вúкуме* [ПДој,Ник (122)].

**чилиби(а)** m 'господин, големец, учен' ~ *чилиби Теодорак сі зарадува, хем ја викна на дивојката: ела тука (Еленку)!" И она отидел, гу бакна рăнката, и тој ја дава един алтин многоценно* [V,PM,164[ – во контекстот има убав пример дека теоријата за вокализација на крајниот ер, најавена уште во дваесеттите години од минатиот век од Ј. Иванов,. а потоа подржана од повеќе видни слависти (пр. Зб. Голомб и др.) е неодржлива, бидејќи примерите од типот: **она отидел** (што го извлековме од контекстот) упатуваат на една друга појава, прилично раширена во југоисточните говори — нефункционалност на категоријата род (за ова в. во граматичкиот дел); ~ *тогас чилиби Теодорак му вели: "јазе, дјадо, сакам твојта мома да ја везма за мене". Кехајата отговори: "сакин, чилибиа, това лаф ошти еднош да ми го не речеш! Хич мојта мома за тебе е, или јаз перл'ага с тебе да си фатим на што Боже?"* [V,PM,164]; – во контекстот има несоодветен редослед: глаголот и зам. форма се одделени: *това лаф ошти еднош да ми го не речеш!*

**чилибиля́к** m 'господство' ~ *господáрот му велú на бахчеванџúата: "а брé, барлúв човéк, оновá дéте за товá сми харчúли тóлку парú, та тúнака сегá сáкаш да гу кладéш да ти óри и да ти копáј? Товá сегá сакá на нéкоја магазúа да влéзи писáр на чилибиля́к"* [V,PM,150[.

**Чилибúици** pl. ~ *тúа сă цéл минлéт, ги-úма уф-Сру́мица. Тá Чилибúива Марúă нóго шо сă-бéл'ше, áдно врéме ни бúше кумшúка* [ПК,2(131)];

**чилúк** m 1. 'специјално обработено железо од кое се изработуваат ножеви, сечила и сл.' [СКук(340)]; ~ *кá ќи-ту́рат нă-бăлтúита чилúк – тó-ј блúзна* [ПК,2(24)]; 2. 'детска игра со две дрвца' ~ *чилúко-ј дăрфце, кул-áдна-двé пéди, ус-нéго си-игрáат дéчкăта. Ќо:-ту́рăт нă-нéшто пó-висóчко, дă-рéчум нă-кáмин, ќо:-у́дрăт ус-адúн пóгулéм стáп шо о-вúкат* **мáчка,** *и* **чилúко** *ќи-лéтне дур тáм нéгде. Уф-Стру́мица úма сóј* (семејство) *шо сă-вúке Чилúкци* [ПК,2(131)]; [ТГев(134)]; ~ *тогáс цáр Давúд му вéли: "јáзе не знáм. Иди да са пúташ нá мóј сúна Соломóн! Ету тáмо от вăнка игрáи". И тóјнака отúде, гу најдé, игрáиши чилúк; пúта нá дéците, кóи е Соломóн* [V,PM,130].

**чило́** (< 'чело' – со редукција) ~ *вăрхо нă-курáбо сă-вúке чилó, úма*

*двé чилáта, ут-стрáнăта нă-курáбо íма двăнáјсе нугáл'ки; курáбо-ј широ́к мéтăр и двáјсе, мéтăр и пăтнáсе, дắлк еј пéт и шéјсăт* [ПДој(128)].

**чим** conj 'штом' ~ *змéо кạжáл: "Чим си-тú пóсилин, зéми едúн кáмạн, стúсни-го и уд-нéго нéка пọтéче вóда". Ѓу́птино намéсто кáмạн искарáл едно́ пáрче сúрне и гу-стиснáл* [ВГев,Мир(272)]; ~ *и-нáм уз дóбăр нáчин пушчúл абéр дă-дóјде, дăмéк зă-дă-бúде уф-нéго зéт. Цáро сáке, нé-сáке, óти сирмáшко дéте, мóмăта чúм с-јо сáке, прăвúле свáдба, џимбúше* [ПДој(153)]; ~ *тáа кá сă-фтирúла: "Кáжи дă-кáжи, пăрúте уд-дéк сă и нúи тóлко бугáти шо сă-чинúме". "Слу́ши, му́р, рăчéл, тóлко мă-прă-силú, чúм сáкиш дă-ти кáжум и ки-ти-кáжум"* [ПДој(153)]; ~ *"Шо-тé-ј, рăчéл, шо-сáкиш, јáдиш, пúјш, лéгниш, спúјш. И са: не-знáјш шо прáвиш, уд-дéк-сă пăрúте, уд-дéк-сă. Чúм сакиш нóго дă-знáјш, нá ти ќутéко, стáни óј-си"* [ПДој (153)]; ~ *"Јáс шу-ти-у́дри, тú пá ѝéмаш нúшто, уздрáви?" – "Дáј дă-вúдиме, приăтéле, чúм-е тáка. Еее, приăтéле, сéа уздрăвéла рáнта, нéма нúшто". – "Еее, му-вéле фúл'ут, бáлтăкут шу-ми-г-у́дри уздрáви, áма шу-ми-рéчи тáка шумирúсăм – тó нé-сă уздрáви"* [ДК,Бир(150)].

**чименлик** m 'место со трева, ливада' – овците пред да ги стрижат ги бањат во Вардар со тоа што ќе ги тераат да поминат два-три пати преку реката. Капењето го прават онаму каде што обалата е песковита или *чеменлик* (ливада) [ТГев(375)].

**чимичок** m 'мала бронка, болешка што се јавува на очниот капак' – го лекуваат на тој начин што ќе го потријат со лук; освен тоа има и празноверие: штом ќе сети дека се јавува *чимичокут* треба три пати да му удри **фăнга** (лесен удар со трите прста собрани, зврчка). *Чимичокут* "го лекуваат и со баење". Тој што *бае* ги изговара овие зборови: *Чимичоче боди-оче] кој та викна – да та викна] јас ти вел'ум: стан си, јоди.] Ак та најдум утре застра] не ки видиш как да бегиш* [ТГев,232].

**чимрéе** impf 'не напредува, стагнира' ~ *сáке нă-тóо црéпо дă-му-сă-прувáле* (отвори) *нéка: ду́пка, ич нé истéчуве вóота, зăтóо чимрéе цвéкето* [ПК,2(89)].

**чин(а)** f 1.'жена на братот на таткото, стрина' ~ *нạ-сúте бухчăлắџи, нạ-зóлва, нạ-чúн-му, нạ-ву́јку-му, нạ-нéгувут тéтин, нạ-ку́мут (по-отѕắди). Ќи-дóạт нạ-читвăртóкут вéчăрта. Цáлјут питóк шо-úмиш чиíз ќи-гу-искáриш дạ-гу-глéạт* [ВГев,М(269)]; 2. 'возрасна жена' ~ *имиш, чино, син за жинејне] жени си го чино,ваја јесин:] ваја јесин, чино, јифтиниџа] ја ду друга, чино, поскăтија] чиница је, чино, кăкличава] ракија је, чино, шпиртил'ава* [ТГев,370].

**ч'инáр** m, bot. 'многугодишно растение, јавор' ~ *д'ắтитọ óмọс за-да-н'ạ забáви, цáл óр'ạх му-го-бу́тна на-газóт. Тó óр'ạхọт фáти. Н'úкна и му-изл'áзи ут-грạбóт-му, стáнава идно́ гол'ắмо држво кóлко идúн ч'инáр* [ВБог,Бал(344)]; ~ *уф-Стру́-мица, ду-кạзáрмạта íма тăквú чи-нáре. Тúạ сă-óш ут-ту́рцко врéме* [ПК,2(131)].

**чингел** m 1. 'железна направа со остри закачки' ~ *си оплáшиха от нéгу, зашто тóј бéши едúн дúв кату жúва чу́ма: устата му*

*била крива и отворена, очите му царвени, рăците му кату коси, што косјат чаириту, ноктја имаши кату чингели* [V,MP,24]; ~ *тогас тој земува един чингел, отива на бунаро, фăрли чингел'ут и вели на пападијката: "пападијка, дали имаши попот брада?" – "Ам как, бре синку, поп биз брада бива ли?"* [V,MP,125] – во контекстот се среќава следнава специфичност: вокативна конструкција се изразува со формата на ном.: *вели на пападијката: "пападијка, дали имаши попот брада?"*; ~ *една дупка нетри, која беши три минарета дăлбока и три врјатина широка. Л'у отиде тамука царјувата мома и кату здигнала очите и, виде аф чингел'ут имаше обесена една мрăша* [V,PM(62)]; ~ *и то пусто месу беши враговчина, знаиши да вреви и заедноч излезе пот руго-зината прет негу. Тојнака, как виде така, стана, заедноч га заколи царјувата мома, га удера и га убеси на чингел'ут* [V,PM(62)]; 2. **чингел (игла)** 'специјална игла за плетење украси, тантели' [ПК,2 (51)]; 3. 'украсно растение со убави, мирисливи цветови' – секоја куќа има бавча во која садат различни цвеќиња, покрај *чингел'* во Гевгелиско се запишани уште следниве имиња: *црно око, стратур, звезда, миндер, кăз назли, шебој, пулинско, малока, цафаќ, анăмчиче* и др. [ТГев(304)]; 4. изр.: **саќе ус-чингел' дă-му-ј-влечиш** - зборовите (= се кажува за некој што многу малку зборува) [ПК,2(148)]; ~ *гумăрзе дă-прăгуворе, се саке ти дă-му-ножд иш маабет. Ка ќи-фате да-гуворе, чеќе ус-чингел' да-му-и-вадиш лафувито* (зборовите) [ПК,2(206)]; клетва: **ус-чингел' дă-тјо вадат** (= мртво да ти се роди бебето) [ПК,2(207)].

**чингиа** f 'пејачка, танчерка (често со негативна конотација, во смисла на неморалност)' [СКук(340)].

**чингилăк** m 'безобразие' ~ *ус-чингилăк саке дą-живее, ама нă-може* [ПК,2 (131)].

**чингине** n – в. **чингиа** ~ *а-мăр, чингине и нă чингинето, зątрај* (замолчи) *се, пукриј се, пезо* [ПК,2(131)].

**чинго** n 'специјална боја што се нанесува на садови за да бидат поиздржливи (емајлирани)' ~ *сăдăве – ут прăс* (глина, земја) *шо сă – бил'уре, уд чинго – башка* (одделно), *и пијата* (от порцелан). *Тука пăници викąт, не викąт мисуре* (се однесува за садови) [И,Гг(120)].

**чине** n 1. 'вилица, чел'уст'; 2. fig. 'умешност да се зборува привлечно и убедливо' [СКук(340)].

**чинелиа** adj 'тој што сака многу да зборува'; сп. *чине* 'вилица' [ПК,2 (131)].

**чине (сă)*** pf 1. 'се стори нешто' ~ *"Брате, фăрли, рекла сестрąта, бричут, дą-сă-чине остри камăјне, дą-нă-мож дą-нă-стигне". Они па бегąт. Коа дą видąт – па зąд них иде. "Фăрли, веле, сестро, чашил'ут, дą-сă-чине гăста гора"* [ВГев,М (269)]; ~ *Фăрлила стомнăта – сă-чинила вода – нă-мужала дą-ј-фтасе. Прăпл'увала па пуминала водта* [ВГев,М(269)]; ~ *"На, гледиш, архимандрит! Вадин утре владика ки са чине, нема ни една книга што неје а тијал, ама ете служба не држе. Заишто? Оти не чине, оти неје будала. Да е арно и он ки а држише"* [ТГев,215]; ~ *и му-вике, ут ка гу-издăлкале: "дефо, викал, сега как дă-гу-чинуме нă-длăжина"* [ПДој,НИк(160)]; 2. 'се здоби со некаков статус' ~ *аман море лудо*

*младо како да сум јас јубава:] тешка кука на мен стоје] кога мен ме зима лудо] куту пиле јас си летах] се пу лозја јас си шетах] бело грозде ја си чопках] ими сега лудо младо] думакинка ти се чиних* [ТГев(349)]; ~ *тогá отидé и Кулýф на óјска, и Гóспод му дадé јáкос млогу и марифет; са чинú онбашиíа. От млóгу мýндр што бéши, цáрјут гу земá сос нéгу аф една трапéза, јадјáха кату брáтка* [V,РМ,9]; ~ *Пак царјут, как ги виде, ча са оплашиха фати повике да ги вјаса, за да идат да запрат водите. И они тогас му рекоха на царјут: "аман, царју, ниа сос тебика сакахми да играјми на шака... и затова ти чиниха и цар"* [V,РМ,59]; 3. 'се измени, стана поинаков' ~ *нóго изупáчин сă-чинúл си* (си станал многу лош) [ПК,2(52)]; 4. 'порасна' ~ *на Бога са моле] дож да заврне] берикет да даде] да са чинат чиничките] дур ду стрејте] дур ду стрејте* [ТГев(435]; 5. 'стаса до некоја возраст' ~ *жената му беши прокопсана и родила едно момче, гу нарасла и гу пушташи на скол'уто. И момчету беши изл'алу харну и прокопсану, са чини от двајси и пет години, пак татку му гу не знаиши* [V,РМ,86]; ~ *"Е, áска пéјсе лáзăра сум чинúл, éнус ки-сă-прáвум млáт"* [ПК,2(67)] – во контекстот, и во слични случаи, именката *лазар*, наместо со основната определба: лич. име – Лазар, се јавува со изместено значење: 'возраст, години'; ~ *и тојнака отиде един ден на мајка му и га вели: "мале, јаз си чиних от петнајси година јунак, и чуем децата да ми викат авциоли"* [V,РМ,41] – во контекстот крат. зам. форма за прав предмет **га (ја)** се јавува во дативни конструкции: *на мајка му и га вели* (наместо: 'ѝ вели'), натаму предлогот **от** го заменува предлогот 'на': *си чиних от петнајси години;* ~ *от-нéколку годúни мéчката (мéчето) се-чинúла кóлку едúн бúвол, лисúцата се-чинúла кóлку едúн вăлк* [ВСол,Град(268)] – во контекстот повторно се јавува проширена употреба на предлогот **от,** наместо 'по': *от-нéколку годúни;* 6. 'изгледа, приличи' ~ *млáт чувéк, óде пудвéдин, чúниш нéкуј дéдо дé-ј;* ~ *тóо пá, глéј* (гледај) *кáк óде, чúниш прăтýрин* (како да има хернија, килав) [ПК.2(90]; ~ *шó áрно си-рúпке дéтинцто; глéј кá си-пудрúпке чúниш áгăнце-ј* [ПК,2 (98)]; 7. 'се пристори, се камуфлира' ~ *сă-зăвăртуве: "Бáте, ричéл, кити-искáрум* (извадам) *óчите". "Има óште, ќ-óјме нă-вăлдúкăта, óна – ричéл – пó-áрно ги знáе зăкóнто". И-тăкá уддéле нă-вăлдúкăта. И сă-чúне влăдúка ѓáвуло, јá ти-гу нă-пăто ги-пăрчекáл* [ПДој(165)]; ~ *нă-лисúцăта и сă–прăјăдéли рúби. Лигнáла нă-адúн дрýм и сă-чинúла сáнким ýмрăна. Пу-тó дрýм вăрвéли уд-врéме нă-врéме пăзăрџú* [ВКук (285)]; 8. 'се спреми' ~ *цáрут нă-рéдува бăргу дă-се-зéва жéнăта, дă-си-измúе, дă-си-избáјна, дă-си-чúни, дă-ă-дунéсите тýка* [ВЕв,Кр (303)]; односно: 'си приготви' ~ *Дóма ма-фатú дăж'ц'у, јáс сиднáх дóма, са-најáдух зéлник, х'ич' нé-ми-бúш'и слáтук, зéх мăра млéкци, хапнáх и са-најáдух. Рáнуту станáх на-ш'éсти, си-ч'иних идúн ч'áј, сан-апúх* [ВБог,Нег(339)]; 9. 'вреди, кошта (нешто)' ~ *"Сúте кóјне, кут кá бúха, сúте изумрée". И óн му вéле: "Дóбро, Бóк ги дáл, Бóк ги зимáл. Нé сум, вéле, јáс ги-дубијáл, нéкуј дă-ми-ги-ej дăдéл. Кóлко пăрú*

*ти чи́не месе́чието?"* [ПДој,143]; ~ *"Јоиите сум јас, лудо, мала и малечка] јоиите немум азăр дари начинени".] "Мори моме мари, јубава дивојко] колко пари чинат твоји тенки дари?"* [ТГев,199] – во контекстот се забележува проширена употреба на множинската наставка **-и** кај еднесложните именки: *твоји тенки дари* (м. 'дарови'); 10. 'стекна' ~ *царјут, кога дојде на конаќут, гу најде таму и кату виде, ча от него по-вредин зет чинил, заеднoч гу чини цар на неговоту месту* [V,PM,36]; 11. – **(сă)** 'се исполни' ~ *е, си устăна́ла о́на, мо́ра. Гу-гле́де та́мка чуве́ко, шо ки му-гле́де, че́ка да сắмне, дă-сă-испắлнăт чинăт читири́јсе де́на, дру́го шо ки-му-гле́де нă-у́мрăн чуве́к?!* [ПДој (164)]; 12. 'му се стори, помисли' ~ *мăле́чкичка, шăре́нка ти́квичка зạ-ли́чне, но́го а́рно мири́се. Она-ј жắлтичка ус-ша́рки бе́ли, зиле́нки, чи́ниш чуве́к а-шăра́л* [ПК,2(127)]; ~ *о́н гу-зи́фке, а́ма то́о и́ч не́ сă се́ште, си-чи́не нắсắј му-гуво́ре* [ПК,2(50)]; 13. изр.: **чи́нат лакарди́а** (= си позборуваат) ~ *и́лим да гле́дате то́а шо́ ки има́л не́кој, ки му са да́ди па́ на не́гу, и то́а па́к шо не́ма, и то́ шо и́ма, и то́ ки си зе́ми ут не́гу. Да си иде́ле кắд не́гу ма́јка му и бра́тќа му не́гува, и не мужа́ле да му чи́нат лакарди́а за́рди л'у́дите* [MV,K (325)]; **чи́не ко́ч ќи-му-да́дат** (= прави неубави работи надевајќи се дека за тоа ќе биде награден) ~ *чи́ниш ко́ч-о ќи-мо-да́даа, та́ удде́л дă-кажу́ве* (да кодоши) [ПК,2(60)]; **сургу́н ки ви чи́нат** (= ќе ве прогонат, обично далеку) ~ *ви́и прика́зни ви кажа́х на ва́с, да не́ са пла́шите ут сè. Сургу́н ки ви чи́нат на ва́с, туку́ ки до́јде вре́мито, то́ шо ки ви уте́на на ва́с, ки чи́ни курба́н на Бо́га су не́гувата сла́ва* [MV,K(318)]; **пишма́н сă-чини́л шо сă-руди́л** (= така се кажува за човек без волја) ~ *но́го мắрзăли́ф, о-мắрзе шо́ о́де, а не́ па дă-рăбо́те* [ПК,2(188)]; **чине теслим** (= подари нешто) ~ *Ќи-до́ạт нạ-читвăрто́кут ве́чăрта. Ца́лјут пи-то́к шо-и́миш чии́з ќи-гу-иска́риш дạ-гу-гле́ạт. Уф-пито́кут нạ-ве́-чăрта, спрути сắбутта, та́ткуто, ма́јкăта, со́јут сăт ќи-сă-збе́ре. Ќи-ти-чи́нат тисли́м ру́ăбта* [ВГев, М(269)]; ~ *тога́с господа́ро по́вики си зарадува́ и гу ви́кна́ зе́тјут му, чини́ тисли́м и пари́те, дванаиси де́лви се́ алтắни, и му рече: "а́ди́ се́га́, си́нку! Гле́дај да доби́иш"* [V,PM,153]; ~ *"чујаме да е он арин чувек и оти има една арна бахча, а уф неја една арна трандафилова китка. Нија пак имаме един арин каранфил, па дујдеме да са пугодме: или ти да ни ја дадиш, или пак нија да ти гу тислим чинме"...* ~ *се́тни оти́де, му чини́ тесли́м на гимиџи́ата два́јсите гими́и, му дадé и пари́* [V,PM,15]; со исто значење: **алал ми-ј чине** ~ *Уф-пито́кут нạ-ве́чăрта, спрути сắбутта, со́јут сăт ќи-сă-збе́ре. Ќи-ти-чи́нат тисли́м ру́ăбта, ќи-фắрле та́ткуто ичуме́н и бубаќе́рно се́ме уф-куф-че́гут и па́ри. Ми-ј да́ве га́јре, ала́л ми-ј чи́не* [ВГ,М(269)]; тој чин од свадбениот церемонијал, освен: **алал чинувајне** се вика и: **руба прустувајне** [ТГев,167]; **дắ-т сă-чи́не ạтắро** (= да ти се задоволат желбите) *"Де́к си-киниса́ла мури́ ку́мо ли́со?", нă-ме́не пă ми-пăдна́ нă-ăка́ло дă-до́јдум пăр-те́бе дă-т-јă-ви́дăм кắштта". "Ими, ăк-са́киш, ку́мчо вắлчо, а́ј д-о́јме, дă-т сă-чи́не ạтắро"* [ВКук(286)] – формата

на предлогот **пăр** (тебе) е добиена со метатеза од < 'при (тебе)' според честата реализација на некогашното вокално р̥, како **ă̑р**; сп. 'сăрна', 'вăрне', 'тăрне' и сл.; **тạма́м сạ-чини́ло** (= дошол одреден термин) ~ *тạма́м сạ-чині́ло пулу́нуш дујдéле нạрéчниците и пучнáле дạ-кạжу́ват. Пăрвạта рạчéла: "Е, дé-ј жи́ва и здрáва, да-пурáсне гулéма, у́буф кăсмéт д-и́ма"* [ВДој (277)]; **сă-чи́не сиjги́ја** (= зеде во заштита некого, се сожали) ~ *тóлко-ли нéма кóј дă-сă-чи́не сиjги́ја зă-тóо дéте* [ПК,2(101)]; **трампа чинихми** (= направивме размена на ствари) ~ *сиромáхот оти́де нá домá му, вéли нá женáта му: "áди жéну, сегá ни́а кé да сéдними на брáтовата ми кăшта: сóс кути́ј-ката трáмпа чини́хми"* [V,PM,149]; **да-чи́нат лáф** *a.* (= да се разговораат) ~ *му вели: "Дјадо, јазе дојдох при тебека това вечер, мăра да повревиме, лаф да чиниме", Дјадото му вели: "си дошел, брате, тука, ама ако сакаш, сам врјави си"* [V,PM,92]; *б.* (= да се договорат) ~ *óн, кáк си-је-зéл мăскатa хóди и је продáва (мăската от кади́ја)! Чéка кади́ја ăднó дéн, двă да хóди Стратин-оџа да-чи́нат лáф – нéма ни́шчо!* [ВСол,К(...)]; **збор чиниха** (= се договорија) ~ *и когá збóр чини́ха цáрјут и сиромáхот, цáрјут речé: "óшти аџами́и са, áма нéка да ги уженими, ке да доби́ат у́м". Кату чу такá зéтјут, си насмéа; цáрјут гу ви́де* [V,PM(114)]; ~ *чиниха збор, да плати тјанака парите, да направи тој лагăм от халваџиницата дури на лаловата кăшта под земјата, ката вечир да си иди тој тамука, да си хоратуват* [V,MP,56]; ~ *и пáк меѓу ни́х збóр чини́ха да утсéчат и они́а двéтé калáми, да зéмат по еди́н аф рăките кату мозрáци* [V,PM(144)]; ~ *еднó врјáме и́маши еди́н човéк двé си́нови: еди́нoју бéши умови́т, дру́гију барли́в. Дојдé врјáме, тáтко им умрјá, рéкоха меѓу ни́хка да си удјáлет имáниту. Фати́ха, чини́ха двáта збóр, пăрво да дéл'ат олó-виту* [V,PM(124)]; сп. варијанта: *a.* **чиниха добар збор** ~ *сос таквиј и други лакардии богатскиј син и куумџиовата жена си зал'убиха двата и, кату чиниха добар збор, за да си земат двата* [V,PM(68)]; *б.* **збóр чини́** (= проговори) ~ *збóр чи́ни зéтјут, цáрјут по-нáпрет да и́ди на цáрјувата кăшта на пóвиш* [V,PM(114)]; *в.* **фатили збор да чинат** (= почнале да се разговараат) ~ *му дали едно кајве, и пил, и сега-ј фатили збор да чинат. И заеднош Марин му вели: "ах господине Теодораки, много ти жал'ам, хем јазик на тебе! Отдека ја најде таја кахпеа та ја зема за стопаница"* [V,PM,166]; ~ *излезе Јанка вонка на двори] вонка на двори, Јанка, пред зори] с крушово лиише Јанка свираше] сус гора Јанка збор си чиниие] Ej, горо, горо, горо зилена...* [ТГев(93)]; **мухабéт да чи́нат** (= да се разговараат) ~ *вечерóт кату седјáиш тóј сос кади́ата да збóруват, мухабéт да чи́нат аф еднá удајá, дојдóха и двéте му си́нови, да чу́јат што врéвјат* [V,PM,25]; ~ **пишман са чиних** (= се предомислив) ~ *Лил'ана за рăка ја фашке] и што си веле ем гуворе:] попуве, млади ѓакуве] си убрнајте другјут лист] куту за винчајне младенци] оти бах умрин – јуживех] пишман са чиних не јотидех* [ТГев(214)]; ~ *дјáтето му вéли: "éј господи́ње товá пéро гу глéдаш ли? И да гу зéмиш, пишмáн ки си чи-*

*нии, и да не́ гу зе́миш, па́к пиима́н ки си чи́ниш"* [V,PM,120]; **са чини́ха безу́мни** (= почнаа неразумно да се однесуваат) ~ *и о́ни кату видо́ха, ча та́тко му не зна́и да му са ка́ра, кога́ чи́ниха кабаа́т, фати́ха са чини́ха безу́мни* [V,PM,25]; **а́рна сă-чини́ла** (= се кажува кога нешто изгледа убаво и се пожелува да не биде фатен од "урок") ~ *ма́шăла шо а́рна* (убава) *сă-чини́ла, уд-о́чи дă-не и́-еј* [ПК,2(204)]; **не́ чини ха́рно** (= не требаше така да постапиш) ~ *отиде о́ниј чове́к на кади́-ата и му ве́ли: "кади ефе́нди, ја́зе ... гу најде́х това́ чове́к та́мо, и ми каза́ си́чко, што настрада́л от ти́а џифаирџи́е, не́ чини ха́рно, што му даде́ пра́вина на тиа, а на това́ сирома́х криви́ната"* [V,PM,9]; **не чи́ни ха́з** (= не се согласува, се лути) ~ *вечеро́т кату седја́ши то́ј сос кади́ата дојдо́ха и две́те му си́нови, да чу́јат што вре́вјат. Кади́ата, кату не чи́нииш ха́з да и́ма такви́ј ма́лки де́ца пре́т не́гу, заитто́ удрома́н'аха о́ни се́какви ла́фови* [V,PM,25]; **си чиниха беза** (не: 'пеза'?) на светот (= се изложија на потсмев) ~ *дервишино сакаши бабата да га баци и, как га баца, тојнака "тутуш" речи, и си залипиа дирвишино и бабата уста сос уста. Сички си чиниа беза на светот* [V,PM,98]; **ахенг чине** (= се весели) ~ *Тој постоја́ вăнка портата малку вре́ме; ба́бата оти́де нетри, зема́ же́нски дре́хи еди́н такăм, гу примени и гу зема́ нетри де́ка бе́ха мо́мите со́брани, ахе́нг чи́неха* [V,PM,9] – во контекстот имаме пример за беспредлошки додаток за место (*постоја́ вăнка портата*, наместо *'до портата'*), што се третира за посебност на јазиците од балканската алијанса; **абер да чиниш** (= да соопштиш, да јавиш) ~ *ако ти ја дадат, мила ле мале] поскоро абер да чиниш] море да растурам ветки куќи] да направам висок сарај* [ТГев(97)]; ~ *кузум, браче Ристо, ного ти са мол'ам] клајне да му чиниш] мăчин помин пуминувум] ни на леб сум ни на вода] куќа празна растурена] нема никуј кој да пите жива ли сум ил умрена] за тоа ного ти са мол'ам] абер да му чиниш нека дојде* [ТГев(265)]; **чинејте сабур** (= бидете трпеливи, смирени) ~ *Кога́ си научи жена́та му и деца́та му, ти́даа и те́ на паша́та, му ве́л'а́т: "паша́ ефе́нди, ни́а татку-на от те́би го и́скаме, на тво́јта зе́мја са загуби́" Тога́с паша́та им ве́ли: "Са́бур чине́јти, си́нку, ја́з пусна́х л'у́ди да те́рат"* [V,PM,27]; ~ *тојнака и сторел нает два три пăтја, да ги заколи и двата, ама пак не кăјдисуваши и чинил сабур да види как ки усумни* [V.PM,87]; **грăмиш са чини́** (= загрме) ~ *И по́сле две́-три́ са́ати грăмиш са чини́ на небо́то, и падна́ те́шка мăгла и си заоблачи небо́то* [V,PM,24]; **са чини тебди́л** (= се спреми) ~ *са причу́ло това́ до крај зе́мја, ча та́ја же́на е нај ги́здава, еди́н ца́р са́каши да га ви́ди; стана́ еди́н ден са чини тебди́л, вјахна́ на еди́н кон, оти́де на она́ја касаба́* [V,PM(12)]; ~ *отиде на онаја удаја дека беши царјувата керка; една вечер га уткради, тебдил га чини сос други мăшки дрехи и праве га закара кату куле* ]V,PM(35-36)]; ~ *ни́а џифаири ги продаде́, зема́ мло́гу па́ри, са чини́ мло́гу бога́т, от господа́рот му по́вики, и, кату са чини тебди́л сос зла́тни дре́хи дојде́ на онова́ грат* [V,PM(27)]; **азăр дă -ј чиниш** (= да ги приготвиш, да ми ги

дадеш) ~ *и вел'áл: Благусувéн си Гóсподи, Бóга нáша Израйлцка, шо си умíл и си давáл и ти, дéти, ки си чíниш Пруфíтин Господúнуф, да ки си óдиш нáпри при Господúновото лíц, да ки си чíниш азăр патíчки нéгуву* [MV,K(322)] – не е сигурно дали во формата **лиц** наместо 'лице' се крие печатна грешка или аналогија од стсл. **ликъ**; ~ *гу-пурдăвáл мé·сто уд-дрăмка нă-дрăлка, а пă кóжăта нă-едúн дăп гă-устăвúл и му-кăжáл: "Дăп, рăчéл, пá·рте ду недéл'а азăр дă-ми-ј-чíниш, áку нé ми-ј-дáјш ки-тă-сéчум"* [ПДој(161)] – во контекстот во прашална речница наместо вокативна се јавува номинативна форма, што се третира за посебност на балканските јазици: *му-кăжáл: "Дăп, рăчéл, пá·рте..."* ; **гу чиних мúрка по мúрка** (= го убив, го искасапив) ~ *и тогáс ми земá, ми закара аф магазíата, дéка úмат имáниту; сáкаш да ми дадé злáту и срéбро. Ама јáзе и нéгу л'у при магазíата гу чинúх мúрка по мúрка* [V,PM(22)]; **зăбица чинú** (= болест во устата, на забите) ~ *áј до·-јáдме то· рíбнико* (јадење, среде има поголема риба, печена, не пржена), *зéр зăбица чинúх* [ПК,2(164)]; **никах са чини** (= стапи во брачна врска) ~ *тóјнака му вéли: "еј кадúа ефендúа, на мéни алтăни не ми требýват, туку сос женáта никáх са чиníх, не га остáвам"* [V,PM,12]; **чини инкар** (= порекнува, не признава) ~ *тогас го викнаха Муса отпрет кадиата. Кадиата му вели: "Мусо, алтините да му дадеш на тиа троица умовитни л'уди!" Мус фати инкáр да чини, ч'а а не најди* [V,PM,181] – во редоследот има нерегуларност: глаголот и заменката се одделени со негацијата: *ч'а а не најди* ; **јазăк си чини** (= се стори несреќа) ~ *и на ониа дни си разбрăка на махалата около един јангин* (пожар). *Де да ја текни на бабата да оди на куконата, плачејке хем молејке вели: "ох, ох! кокона! Јазăк си чини на мене, јаз ако фтесах, пак ти да ме простиш"* [V,PM,165]; ~ *фати да плачи и сос плакани отиде дома вели на Цăрнодреха: ах, жену, на меника млогу јазăк са чини си гу загуби кадроту!* [V,PM,52]; **пăт да ни чине** (= да се истави, да се тргне) ~ *оти не ми кажа, Злато, три дни понапреди?] јазе да ти купам, Злато, руба, мăшка руба] сармалија ли џамадан, ајталија фустан* (што предизвикува страв)*] оти наши са дервенти, страшни ле дервенти] који* (пишува: 'којн') *ки та виде Злато се пăт да ни чине* [ТГев(94)]; **конак чинú** (= отседна некаде на ноќевење) ~ *чорбаџúата кату са вăрнаши от хаџилăкот, конáк чинú на чобáнските кăшти, гу вúде момчéту да é млóгу прокóпсану, ги пита на чобáните и му вéли: "господáри, вáшо и товá дјáте?"* [V,PM,147]; **зло чине** (= казнува некого) — во минатото кога се почнувало да се прави куќа, во темелот како *курбан* (жртва) се ставало глава од заклано јагне, овца или теле – кога жртвата ја зазидувале ги изговарале овие зборови: *"Когаваја глава бело видало ки виде, тога и душмајне зло да ни чинат"* [ТГев(296)]; **са чини** (овошјето) (= созреа) ~ *по-гул'áмојут брáт га изјáди смóквата, на по-мáлкојут иштáх му остáна. Му-вéли на по-гол'áмојут: "брáте, јáзика ки остáнам тýка, ки чáкам дýр на дрýгата годúна да си чíнат смóквите* [V,PM,28]; ~ *еднó врјáме úмаши едúн цáр трú*

*сúнови, и на двóрот му úмаши една́ jáбалка. Кога́ си родú гол'áмоjут му сúн, тогáс и jабáлката чинú една́ jáбалка* [V,РМ,134]; ~ *и доjдé врjáме, смóквите рацветúа и чинúха млóгу смóкви* [V,РМ,28]; **чине кабул** (= искаже почит) ~ *кату чула така жена му, му вели: "ами, мăжу, да ти кажа и това! Коjе оно човек, шо ки додjди на мени да ми сака ушниците? Хич чинам кабул јазика чузд човек?"* [V,РМ,69]; – кога ќе пристигнат сите гости *на коjи са надеjат,* домаќинот ќе порача: *"Аjде, чинуваjте азăр, а тиjа што ки доjдат понапкум па ки ји чинме кабул"* [ТГев(210)]; **не чини кабул** (= не се согласува) – *"Јазика за мени ти земах, а не за друг". – "Е, мадам така е, и jазика за тебе доjдох, Не чинам кабул, тоj стар прафтjу да ми намига сос окуто"* [V,РМ,37]; **чини каил** (= се согласи) ~ *владиката пак му вели: "ади господине, jазе ке да купjа една книга, и за аjлăци Госпот пак ке да печали". И сиромаху кандиса, са чини каил, му баца рăката на владиката и си отиде на дома му* [V,РМ…]; **ка ч'úн'ими кавýл** (= ќе се обложиме) ~ *му-вилú дирминџ'újата: "Уттýка на-гóри на-кój удин'úџа ка-пóш', с'е ќусé дирминџ'újа ка-нáш... ка ч'úн'ими кавýл, кój ка-кáж'и пóгол'áма лаж'á"* [ВБог, Бал(344)] – во контекстот честичката **ќе** (за идно време) се јавува како 'ка'; ~ *един вечер са упи царjут и чини каул сос едни богати, ча морету да гу испие, аку гу не пиj да им даде един чифлик на ним* [V,РМ,58]; ~ *на пăтjут гу срете един џăрн арапин, сакаши да му земе нивjастата. Каул чиниха сос негу да са борjат: коj ке надбори, он да земи нивjастата* [V,РМ,78];

**ăднó áк чинúа** (= не се задржаа, само ѕирнаа) ~ *утúдоа уф-плăнúнăта, ăднó áк чинúа, пáк се-вăрнáа нáзăт. А пак ăдна́ чéта бигáла сус-дистúна дýши. Они нé мужáа дă-испáднăт, устăнáа нă-Чикóр, ăдна́ кулúпка тáм* [ВЕв(297)] – во контекстот се среќава беспредлошки додаток, што се третира за балканизам: *устăнáа ăдна́ кулúпка тáм* (наместо 'во една колипка'); **да са чинат рода** (= да се ородат, да станат роднини) – во минатото без стројник не можело да биде свадба. Независно, колку и да се сакаат девојката и младичот, за да стапат во брак, *за да са чинат рода* мора да има *стројник,* тој ја *струјуве* свадбата [ТГев(149)]; **да си чиними другари** (= да се здружиме) ~ *му вели: "абе, братку, така забладjах по таjа гора и кату си наjдехми двата дjулгери, да си чиними другари"* [V,РМ,87] – во контекстот го среќаваме лексичкиот архаизам: **забладjах** (сп. 'блудниот син'); **им чини клајне и здраве** (= поздрав со добри желби) – младоженецот го кани кумот со овие зборови: *"Клаjне и здраве имате уд татко и маjка, да знаjте оти уф нидел'а ки треба да доите да венчите, и за тоjа ви гу пушти воjа кулак"* (= подарок: погача, ракија и др. што го испратиле родителите за кумот); на тоа кумот одговара: *" И ти им чини клаjне и здраве, и нека се надеjат оти без друго, ако ни даде Господ здраве и бидуме живи ду нидел'а – ки доjдиме да венчиме"* [ТГев(160)]; **чúниш нă-глéдне ќ-óде** (= се спрема како да ќе оди на средба каде што сака да остави впечаток – обично се однесува на млади и заљубени) ~ *нáшта мóма кá сé-j зăмăзнúла, чúниш нă-глéдне*

*ќ-óде* [ПК,2(72)]; **да чинам хазăр** (= да приготвам) ~ *отúде прет царјут, му рече: "царју, јазе мога да ти чинам да паднат роговиту, ама ако ми даваш за жена твојта мома"... тогас тој му вели на царјут: "царју, јазе сега ки ида да чинам хазăр л'аков"* [V,PM,35]; – **(са)** ~ *тогас царјут му вели: "ела по меника сос жената ти, и некем веки да работиш!" И тој хазăр са чини сос жената му и отиде после царјут* [V,PM,64]; ~ *тогас тојнака му рече на царјут: "мутлак царју, чини каул сос них, л'у на това има колај. Кога ки дојдат да ти викат да идиш да испиши мориту, тинака хазăр да си чиниш"* [V,PM,59]; *да се чине азăр за уф чужда куќа* (= да се приготви невестата за мажачка, т.е. за настап во друго семејство) – сп. од народниот фолклор: штом младоженецот ќе појде да го кани кумот, *свекурут*, деверот и други роднини ќе појдат кај девојката (невестата). Тие ќе понесат и поклони: *кулак* (чиста погача од пченично брашно), *печуво* (риба – *крап* печена во тепсија), *карта* (дрвен сад) *сус вино*. Во минатото поклонот од младичот бил многу голем: товар леб, буре ракија, буре вино, лубеници, неколку *оки калинки, ѓум* (бакарен сад) *пекмез*, потоа *канаваза* (голем глинен сад) *сус мацун* (изрендена тиква варена во *пекмез*, посолена со печен *сусам*), *канаваза рацели* (големи парчиња од тиква, варени во *пекмез*) и др.; **диван чине** (= се поклонува) ~ *и са качих, мале, дури горе] удузгоре на куќата] и си видех, мале, плăна куќа] плăна куќа, мале, армасаре* (= сведоци при свршувачката)*] насред куќи, мале, малка мома] малка мома, мале, бела Неда] бела Неда, мале, диван чине* [ТГев(367)]; **ра́дос са чинú** (= се израдува) ~ *тóј, л'у отúде при морéту, најдé пáк óниј гимицúа, нéгоф побрáтим. Как са познáха тáму, знáите кóлку рáдос са чинú меѓу нúх* [V,PM,24]; со блиско значење: **сиир да чинат** ~ *и бабата му и рекла: "сину, утри, как да и, хабар ти давам јаз". И така бабата утрината излела с куконата да седи на пенџ'арите, и сиир да чинат* [V,PM,165]; **са чинú тéмно** (= се стемни) ~ *фатúха вéки на Бóга да си мóл'ат, за да гу чúни дéф от тáм. И пóсле двé-трú сáати грăмиш са чинú на небóто, и паднá тéшка мăгла и си заоблачи небóто тóлку, штóто са чинú тéмно* [VPM,24]; **гу чинили зăрно по зăрно** (= го одделиле секое зрно) ~ *и дојдоха млогу мрафки, му помогнаха и гу чиниха онова житу зăрно по зăрно, заштo мрафките фатиха едниа да носат ичмено, други чиницата, едни рăшта* [VPM,97]; **са чини товар** (= се оптеретува) ~ *неговата дружина, сакаха кожата да ја откупјат от него, му даваха пари без број и гу фалеха млогу, ча отепа фил'у, ама он позна, ча они сакаха да га закарат кожата на царјут, затова им речи: "побратими немој са чинити товар на меника"* [V,PM,41]; ~ *Господ гу помилува и гу чини толку богат. Тојнака млогу са чуваши, да не кажи на жената му, но тјанака млогу са чиниши товар на негу* [V,PM(81)]; **чини зап** (= упорно бара да се изврши нешто) ~ *кату чу така царјут, поверува харну, ча тој е негоф син, гу зема заедноч, гу облечи сос царски дрехи и му вели на лалата му: еј лала, еј лала, иди на дома ти да чиниш зап*

*твојта кубила* [V,PM,58]; **чини хизмет** (= помага, пр. кога средува дома) ~ *"ами мале, тој не е момче на земјата, тој е ангел и, л'у гу видох на душата ми попари. Да имаши един кулај татко ми да гу земи тука, да ни чини хизмет, и сетника как ки му види умот"* [V,PM,56]; ~ *и така царјут аф она удаја ги тури сиромахут и жената му, тури и хизметчии да им чинат хизмет, да им носат таин царска софра* [V,PM(64)]; ~ *и пак стана, отиде на царјут, му вели: пехер мој, јазика пак дојдох. Ча две сестри на зл'а налитјаха, туку пусни и другата ми балдуза, хизмет да ги чини неколку дена* [V,PM(62)]; ~ *при Вилúгден шéс днú пōнáпри дуjдé Исус на Витáниа, тáму шо бéши Лáзар, шо умрé; óн шо гу криná ут умрéшут. Му правúле вечéра тáму на нéгу, па Мариа чúнише измéт* [M,VK(288)]; **чúни пазáр** (= се договори за нешто) ~ *ки úдат или на кадúата, или на хóџата да кáжат, та хóџата тогá ки нáјди едúн човéк сóс пáри, ки гу чúни пазáр едúн вéчер да гу ожéни сóс онáја жéна* [V,PM(11)]; ~ *и јаз пазар чиних да ги изл'акувам, да паднат роговиту, да ми даде царјут момата му. И јазе ги изл'акувах, и пак царјут ми га не даваши момата* [V,PM(36)] – во линеаризацијата се забележува следнава нерегуларност: глаголот и крат. зам. форма се одделени со негацијата: *ми га не даваши момата;* и варијанта: **чинúха пазарлăк** ~ *кáк гу вúде чифýтино јáицету, чá врéдиши, дрýгио дéн му вéли на сиромáхо: "сакăн, на дрýг да ги не дáваш јáиците!" Чинúха пазарлăк по стó грóша еднóто* [V,PM,129]; ~ *и Кулуф стрéкса, и чинúха пазарлăк; и такá гу земá, гу закарá аф бáн'ата, от тáмо гу закарá аф кăштата, му дадóха харни дрехи* [V,PM,11]; со исто значење: **хесап чиниха** ~ *и јунаците седнаха, хесап чиниха сега, как да чинат за ламината керка да га земат. И таму, дека хесап чиниха, ету дојдоха ламините падари* [V,PM,45]; **здрав чувек секуј пăт пари чине** (= првиот услов за било што во животот е здравјето) [ТГев(247)]; **да гу чúни дéф от тáм** (= да го набрка) ~ *такá си оплашúха и си трăгнаха насáт: вúдоха, ча не мóгат да изл'áзат нá глава сос такóф едúн душмáнин; фатúха вéки на Бóга да си мóл'ат, за да гу чúни дéф от тáм* [V,PM,24]; **сургýн ки гу чúнат** (= ќе го прогонат) ~ *такá му сą рéкле тáтко и мáјка му, зарди му бúле стрáх ут Чифýтите; óти áку му кáжи нéкој за нéго óти Христос, сургýн ќи гу чúнат* [MV,K (259)]; **чúниш вăрѕин мó-ј изúќут** (= се кажува за некој што не зборува) ~ *ни лáф нé кажá* [ПК,2(131)]; **до:** (< да го) **чине** (= да го усмрти) ~ *е нáпкумтă, му-сă-удúло пу-нýжда нă-твá дéтăнцуто, а пă-тáа пупăдúкăта, нă-пóпо жéнă-му ричéл: "Лýдо, óднес-о: твá дéте нéк сăрăскáпе". Он рăзбрáл до:-чúне. Удзúдо дéтто, кăлвајки гу-утăпáл* [ПДој,Ник(163)]; **сă-чини** (= се спреми со облека) ~ *Дуjдéме нă-аднó мéсто, тúă пиливáне зăпăлúа адна бýка, сă-убличéа, сă-чинúă. А нác нă-бéре ли? Пóт, тúă рýбите сúте мóкри. Кá ги-убрăштáме, цéла вéчăр сýши, думáн излéве уд-áс. Трăгнáме уттáмă. Ас бóл'ăн гá:ре, сă-рăзбулéх нóго. Шó ти-мóже, ýмри áк сákиш!* [ПКук(282)]; **са чини за ука** (= порасна, дојде време кога треба да оди на училиште) ~

*и тој на женаmа му припорăнчува и вели: "кога детенто ки си чини за ука, да го дадеш на даскал да си учи! Ету ти оставјам, стока, пари"* [V,PM,155]; **са чиний тевдúл** (= се преоблече во друга облека, се измени, за да не го препознаат) ~ *пак от неколку време сетника са чини тебдил пак това дете и отиде прет царјут, му рече: "царју, јазе мога да ти чинам да паднат роговиту, ама ако ми даваш за жена твојта мома"* [V,PM,35]; ~ *сéтника момáта гу не земá за мăж, ч'а бéши млóгу грóзен. И тóјнака нúшту не чинú, л'у отúде, земá од дрýгата смóква еднá кóшничка смóкви, отúде пак на оновá грáт, са чинú тевдúл и фатúл да продáва смóкви* [VPM,24]; **марифет му чиниа** (= го измамија) ~ *извади от уиште и уишниците, ги даде на оно дјате и му вели: "лудо јуначе, гледај харно да не ги запри мăжот ми!" Тогас тојнака вели на неа: "как ке да ги оставим на негу? Јазика сакам да му чинам марифет"* [V,PM,68]; **ми чúни ризúл** (= ме посрамоти) ~ *Па шо фáјда úма човéк, áку да пувéли сăти л'ýди, да ки загýби нéгувата дýша? Оти кóј ки ми чúни ризúл тýка на зéмнја, и мóјти прикáзни тýка на вá рóда бирбатлúа* (нечиста) *и Човéшнио Сúн ки му чúни ризúл на нéгу* [M,VK(284)]; ~ *и пу тúи днúте напăкóн устанá тéшка Елисава жéната му; и сă крúши пéт месéци, ем вéлеши: Ету такá ми чинú Гóспот на мóјти днú и да си чúнам ризúл пу л'ýдито* [MV,K (295)] – во контекстот има несоодветна употреба на предлогот **пу**, наместо 'меѓу': *ризúл пу л'ýдито;* **да си чини кејфо** (= да си направи задоволство, во случајот телесно, полово) ~ *тогас вели на баба му: "бабу, на тебека давам една капа алтăни и на керка ти две капи алтăнки, да ми даде керка ти да си чинам кејфо ми. Тука нема некој да на види"* [V,PM,93]; **чúне кафпилăк** (= шири неморал) ~ *на тóа врéми, му дунсéле на Исус Граматúците и Фарисéити идна жéна, а фатúле кăт чинúла кафпилăк, и а кладéле на нéа уфстрéт* [M,VK (316)]; ~ **чúне ќо** (< ќе го) **фáте Гóспо зă-брáта** (= се кажува за човек што се однесува арогантно) ~ *нóго сă-бúше засилúл, чúнише ќо-фáте Гóспо зă-брáта* [ПК,2 (211)]; **хесап чинише** (= правеше сметка, во случајот: планираше) ~ *тогас ламјата му напăлна постелката алтăни и перница сос злату, оти она хесап чинеши, ки гу изјади на Половингăзјо, пак на неја ки останат алтăните* [V,PM,104]; **чúниш кăмúл'те му-сă-рăстуварúли** (= се кажува кога некој покажува голема веселост) – како да му стигнала пратка со камили; сè до почетокот на 20. век трговците од југоисточните македонски градови тргувале со Солун, а стоката ја превезувале со камили [ПК,2(211)]; **чúниш прăс плéт не видéл** (= се кажува за човек што не се сообразува, односно што се однесува несмасно) [ПК,2(211)]; **чúни наéт** (= се стреми, се организира нешто да се стори) ~ *на тóа врéми, дóшал Јóсиф ут Ар... ýмин, разбрáн, и он бéши идéн шо чéкаши цариттúнатта Господúнова, чинú наéт' да утúшал на Пилáтто да му сáка Ивануватта снáга* [MV,K(255)]; ~ *нија су негу така си а ујдисаме работта за кинисувајтто уттува, шо еменки втасиме на Одеса – изливајне ут памтурот и уливајне уф воднјут*

*пампур. Прид прустеч-ката су Питирбург чинима нает да вијме, се шо има по-билижито за видувајне* [МЕ,Р(68)]; **са чини кифил** (= кога некој гарантира за нешто) ~ *и тојнака вели на гаргите и на какараските: "é, сакати мéсо, áма имати пари?" Пáк вели на крушата: "кифил са чиниш тинака, крушо, за парите?"* [V,PM,125]; **са чини фолософ** (= се наобразува) ~ *и когá дојдé дéтето на возрас пет или шéс години гу пуснá татко му на училиштето да са учи книга, и дéтето си е научило млóгу, са чиний кату филóсоф* [V,PM,7]; **сă чини мукаéт** (= покажа интерес, се ангажира) ~ *чýнки нóгу л'ýди зафатиле да си кáжат мурафéтут* (мајсторство) *зáрди нáши рабóти разбрáни, катý ка ни и давáле на нáс ут крáј* (од почеток) *тии шо а видéле су óчити да сă чиниле мукаéти за вии прикáзни* [M,VK(320)]; **сă-чинил-си смýѓуф** ~ *нéмијн, нé-пéрин, кá си-смуѓисáл, нă-чувéк нé личиш гáаре* (веќе) [ПК,2(104)]; клетви: **каман и дрво да са чиниш** (= да се вкочаниш, да се здрвиш) [ТГев(319)]; **чин-сă јóк** (= бегај ми од пред очите, да не те гледам) ~ *кóј-знáа дéк јóк сă-чини вáадăн, гу-нéма нáм-нишáн* [ПК,2(32)]; или: ~ *јóк дă-сă-чине и чувéко, шо мă-уплăши* [ПК,2(55)]; но и: **кăт јóк сă-чини** ? (= каде замина, зошто го нема?); поздрав: **чинили здраво живо** (= се поздравиле) ~ *и кату влезе аф гимиата, најдé тамо и дрýги едни џифаирџие и му вéли: "поможи Бóг, побрáтими!" – "Дај ти Бóг добро". Кату чинили здрáво жйво, са искáзаха сéкој по што рáбота кинисáли* [V,PM,8]; ~ *излези сиромáхот от злáтената гимиа и отиде прáве на господáровата кăшта, чини здрáво жйво сос господáрот и му показá тефтéрите што рáбота направил на таксито**т*** [V,PM,15]; **дă чинум збóгум** (= да се поздравам) ~ *знáм, áк сă-чуă, кó* (< ќе го) *изгóрăт. Викум: "Вýјко, ду-нáите дă-пýштиш áјн* (еден) *чувéк д-óде ду-тáмо, дă-ми-зéме рýби нă-мéне и сéстрă-ми и жéнта дă-дóăт ду тýкă". Знáчи лáгум* (сакам, планирам нешто) *дă-чинум збóгум* [ПДој,Пат(173)].

**чинéт*** adj 'направен, сторен' ~ *он бéши идéн шо чéкаши цариш̄и-наш̄а Госп̄одинова, чини наеш̄' да уш̄ишал на Пилаш̄о да му сáка Ив-уваш̄а снаг̄а. Пилаш̄о са чуди дáл си умрé ш̄óлко скóро; и мувикнá на ýзбашијаш̄а... да г̄у куп̄á уф г̄рóбуш̄ , шо бéши чинéш̄о уш̄ кáмин* [MV,K(255)].

**чиненти** n 'правење' ~ *пак царјут вели: "кажи ми, пападика, што тераш, та ако е за чиненти, ки ти кажем, как са чини, ако не, пак ки си вăрниш празна"* [V,PM,88].

**чиница** f, bot. 1.'житна култура, пченица' ~ *Шó рăбóтăхме? Ми-шó рăбóтăхме: сéехме сéдби, тит'ýне, бýба. Сéдбăта знáчи тăвá сиид-бăта шó-ј, шó сă-жнии, шó сă-вăрше: чиница, рăш, ичмéн, увéс* [ВКук,Шт(289)]; ~ *имиш, чино, син за жинејне] жени си го чино,ваја јесин:] ваја јесин, чино, јифтинија] ја ду друга, чино, поскăпија] чиница је, чино, кăкличава] ракија је, чино, шпиртил'ава* [ТГев,370]; ~ *ама тојнака отиде да га ори и да га сеи чиница и, как га ориши, отдол един камин најде един казан алтăни, ги искара и ги закара скрихом* [V,PM,86]; ~ *ут-тáм, фăрлила нă-кукóшките чиница. И фăтиле дă-сă-кáрăт кукóшките кóј кáк дă-чóпнăт. Пăтéло уддéл, фăтил: "Кó, кó, кó, рăчéл, сите*

*кукóшки ки-вă-збéрум, áма нă-едúн не-дáм до:* (< да го) *чóпне зăрнуто"* [ПДој(153)]; 2. изр., клетва: **да немиш чиница да ти са раздаве!** (= да осиромашиш до таа степен што кога ќе умреш твоите да не можат да купат и да раздадат пченица) [ТГев(320)]; исто: **да немиш свеќа да ти са запале!** [ТГев(320)]; **чинúцта уф-ýстта сјáа** (< си ја)**-нóсе** (= се кажува за човек што изгледа многу лошо, како да е пред умирачка) ~ *кá сé-ј чинúл шóо Нáсо, чинúцта уф-ýстта сјáа нóсе* (сп.: кога ќе умре човек се раздава пченица) [ПК,2(211)].

**чиничáрка** f 'нива од која е ожниена пченката' (сп. го називот: **чинúчка** = пченка – во истото село) [ПДој,Фур(123)].

**чиничин*** adj 'нешто направено од пченица' ~ *тогáс óн му вéли на нíхка: "да ви кáжа, побрáтими. Товá нéшту е од чинúца зăрно: от таквá чинúца јадјáхми нúа, та затовá живувáми тóлко годúни... сегá, кóлко чинúчиниту зăрну са чúни слáбо, тóлко и човéците са чúнат слáби"* [V,PM,119]; ~ *пи-нирлúа, тó-ј јáдне. Сă-прáве пугáча ус-чинúчно брáшно, сă-избóдуве ус-бунéла и сă-клáве уд-гóре јáјца, сúрне и мáс, сéтне сă-пéче* [ПК,2(84)].

**чинúчка** f, bot. 'житна култура, пченка' – Гевгелиско (во појужната регија, пр. во Кукушко: **мисирка**); ~ *на Бога са моле] дож да заврне] бериќет да даде] да са чинат чиничките] дур ду стрејте] дур ду стрејте* ]ТГев(435]; ~ *трéва, цвéто кá ќо:-дáде смăрде нóго. Длăги ги дáве куту сáбји, а смăр-дăт. Мúсл'ум цвéто, а плóдо пóсле му стăнýве куту уд чинúчка клáше, мáл'ка уд чинúчка, рáсте пу-кăрăвăто* – објаснување за називот *змијáнăц* [ПДој,Ник(122)]; ~ *тиӑ чиничка јаат и пу гоорта жăр–жăр викăт, ного сă-душмане нă-чиничка* – објаснување за птицата **сојка** [ПДој,Ник(126)]; сп. **чинúчка чукајне** – зимно време кога се **мисници** (периодот од Божиќ па сè додека не се запости за Велигден, така се викаат тие денови бидејќи според црквените обичаи тогаш се јаде месо) луѓето, особено селаните често се посетуваат, навечер, меѓу другото и на **чинúчка чукајне;** тоа е еден вид забава во зимските ноќи. Се приготвува вечера и се поканувaат момците и девојките од селото, со српови, низ веселба и песни, да ги чукаат зрната од класот на пченката [ТГев(12, 325)]. Во врска пченката, освен **чинúчка чукајне,** во полските работи има уште: *чиничка прашејне* (окопување), *чиничка брајне, чиничка л'упејне, чиничка чукајне* и др. Односниве активности често се вршат колективно (еднаш кај еден домаќин, друг пат кај друг) и тоа се вика: *на заим* [ТГев(327)].

**чиничкóв*** adj 'нешто направено од пченка' ~ *чиничкóво брáшно* (= пченкарно брашно) [ПДој,Фур(123)].

**чи́нки** conj 'бидејќи, зашто' ~ *сáкăл нéјќăл, сè и кáнăл сил'áјнте нă-гóсти, а и сил'áјнте зă-áтăр – сè му-гридéле. И чóику сă-утéпăл пáри дăвáјне. Уд-гулéми ăрчóј, чúнки ут-стрá сă-бéга – ут стрáм нé сă-бéга, дóшăл ду-тóа дирицé – чéјли нă-мужéл дă-си-кýпе* [ДК,Деб (153)]; ~ *бизбéли тáму сă-прáвело нúкуј пáзăр, чúнки бúло гулéмо сéлуто* (станува збор за топ. **Тăргу-вúшче** во околината на с. Дебрец) [ДК,Деб(154)].

**чи́нки дạ-му-испáднат** – изр., клетва ~ *óн чинúл тóо, óн чинúл вóо, ај чúнки дạ му испáднат* [ПК,2(131)].

**чину́ве*** impf 1. 'прави (нешто)' ~ *И ут-трӣте де́на ки-си-по́чниш ки-си-дро́биш ма̀шче, ки-си-на̣бе́риш ли́с ут-цăрнӣцта и ки-си-а-ра́ниш. Се́ква нидéл'а о́на са̣-сличу́ве, са̣-гулиму́ве, бу́бичка̣та ки-ста́не пугуле́ма, се́ква нидéл'а ки-ма-а̣-ме́ни сте́л'ка̣та. И тăка́ ки-си-а̣-чину́виш* ]ВМег,Стр(317)]; ~ *му-дăди́л един-гăрс па́ри, му-риче́л: "На́ вие па́рте да̣-си-рăбо́тиш, да̣-ј-чину́виш, да̣-си-ј-бро́јиш, ка̣-ки-та̣-ви́дăт сна́јте да̣-ви́јш дáл' нé-к-та̣-са́кăт"* [ВМег,Зб (321)]; 2. '(ми) се присторува' – на вториот ден од *Бужиќ* попладне се оди *на сред-село, на саир, на оро;* има *мăшко* и *женско.* Во *мăшкуто оро* момците скокаат, клекнуваат, се удираат на колената и изводат различни движења; *танчарот* држи в рака марамче и со него замавнува; девојките кога *"ме гледат как играјум, чак и зăби ме разјадуват, и тоги ми се чинуве оти летум"* [ТГев(88)]; 3. 'кошта, вреди' (во пари) [СКук(340)]; 4. 'употребува' ~ *тиме́но-ј зрăнцта, зрăнцта, о-чину́ват ка́ пăркáжде по́по уф-цăркăфта, ка́ го́ре мири́се нă-у́бăво* [ПК,2(112)]; 5. изр.: **клајне ви чинуваја** (= ве поздравуваа) – кога од страна на младичот доаѓаат блиските да ја уговорат свадбата, домаќините ги поздравуваат со овие зборови: *"Дубре дујдете! – Как сте, што правите, и как сте пу дома?"*; гостите одговараат: *"Дубре најдеме! Арни сме, вија што правите? Арни сме и пу дома, клајне ви чинуваја"* [ТГев(162)]; **абер ми чинуват** (= ме известуваат) ~ *стани ми, стани, тенка Ванѓелино!] којна да напојиш, којна да назобиш] другаре ми врват пу бели друмове] тенки пушки фрл'ат, абер ми чинуват* [ТГев(177)]; ~ *кузум, браче Ристо, ного ти са мол'ам] клајне да му чиниш] мăчин помин пуминувум] ни на леб сум ни на вода] куќа празна растурена] нема никуј кој да пите] жива ли сум ил умрена] затоа ного ти са мол'ам] абер да му чиниш нека дојде* [ТГев(265)]; **чинуве азăр** (= приготвува, спрема нешто) – на празник кога ќе дојдат гости прво ги служат со кафе и ракија, а кога ќе пристигнат сите *на који са надејат,* домаќинот ќе порача: *"Ајде, чинувајте азăр, а тија што ки дојдат понапкум па ки ји чинме кабул"* [ТГев(210)]; **збор чинуве** (= зборува) ~ *пиле пее пу турски дуќајне] с уста пее, с грло збор чинуве]: Не ми е жал, кузум братко Ристо] не ми е жал от* (пишува 'ат') *ти мен ма лажа] тук ми е жал оти не ми кажа] тук ме лажа ду девит гудини* [ТГев(199)]; ~ *сос ли́цето мо́ма, сос ли́цето[ збо́р чину́ве[ ќи те пи́там, ли́це[ ќи те пи́там ем распи́там[ дáл те ли́че ли́це* [ИГев(107)]; **сă чинувум мукăет** (= се ангажирам) ~ *јас, ка̣ сум сă-свикна́ла са́ма, нă мо́жум ус чувéк. Да̣ и́ме ни́куј зо́р ви́ќе, да̣ тăка́. Ја́с сă на̣учи́х – ту́к си спи́ăм, Ут кă-рăстури́х, нé сум зéла. Сă чину́вум мукăéт, и́ште* [И,Гг(120)]; **на неканин гост место му чинуват зад врата!** – изрека (по правило на гости се оди само ако сте поканети, за да не се најдете "зад врата") [ТГев(318)].

**чинчикéн лéп** m 'леб направен од пченкарно брашно' [ДК,Лип(103)].

**чинчко́ва пугáча** f 'пченкарен леб Ник, во Доj: **миси́ркин лéб**' [ПДој(118)].

**чипижо́к** m 'човек со мал раст' ~ *чипижóк и нă-чипижóко, и óн ќи-сă-тéпе* [ПК,2(131].

**чипиш** m 'кога ќе попорасне младото од коза, во втората година се вика

*чипии*' (во третата година ако е машко се вика *прч*, а женското *коза)* [ТГев(374)].

**чипи́шка** f – в. **чипи́ш**; fig. – за недорасната, млада девојка: ~ *ájн чипи́ш и óна мóма ќи-сă-лáге* (се претставува, се рачуна) [ПК,2(131].

**чипнýве** impf 1.'допира, докоснува' ~ *óите нé бíх а чипнáл, óна зé дă вíќе* (погрешно пишува: **вéќе)** [СКук(340)]; ~ *и тíа гăлăбто си прăкăжувáле: "Да му-пýштиме адно пéро, дă си-j чéпне óчте сус нéго, ќи-пулéдне". И му пуштýвăт адно пéрце, и вóа, алáќи, гу-нăjдýве, си-чипнýве аднóто óко, – му сă-прăвíдăве* [ДИ,Гг(114)]; 2. 'зема сосема малку' ~ *мójте дéца чýздо нé чипнýват* [ПК,2(130)].

**чипрас-диван** изр. = исправен како свеќа: – младоженецот кога доаѓа да го кани кумот за свадба, прво три пати ќе се поклони и ќе му ја бакне раката на кумот, потоа ќе поседнат но младоженецот за сето време не смее да седне, туку стои *чипрас-диван* ]ТГев(184)]; **чипраз диван чине** (= понизно прави услуга) [ТГев(482)].

**чир** m 'голема бронка што "собира" гној и многу боли'. *Чирови* има *обични* и *слепи*. *Слепите* повеќе болат. Се лекуваат на следниот начин: се зема главица кромид, се испекува во *спуза* (вруќа пепел со жарчиња внатре), ќе му се додаде малку зејтин и така се обложува *чирот* за побргу *да бере* (гној), да созрее [ТГев(233)]; ~ *шó стă-турíли ќурсíите куту-чíр, стрéт удáа нă-мóји дă-пулпíниш* [ПК,2(172)]; ~ *когá станá дјун'á-ѓузелí, едúнојут обрáз си надý кату чíр, фатú да вúка на халáјките и да вéли: "товá вéчер кату спíјахми, мăж дојдé при мéни"* [V,PM(123)]; ~ *слипутрáк тó-j чúр ус-дéвит кóжи, нóго-j гулéм, нóго мăчин, нóго бóле* [ПК,2(103].

**чирак** m 'млад помошник што работи кај занаетчија' ~ *тогаш гнусниот му рече: "това гу рече, л'у тинака инак не можиш да чиниш, туку да му кажиш на тјах, да пуснат един чирак, тој да пуита, тинака да сучиш"* [V,MP,59]; ~ *дéтето фатú вéки рáботата да га гóни мóиши саалáм; пéрвиат писáр фатú да зулéпсова на нéгу и сáкаши да нáјди врéме да гу утрýи. Господáрот позна́ и заеднóч гу извадú чирáк на писáрат, му дадé и пáри сирмаé* [V,PM,153]; ~ *царјут гу викна Мајдона, му вели: "сега, Мајдон, сичку ми донеси от протудрака, л'у сега сакам самаго протудраку да ми гу докараш, та сетни веки чирак ки ти искарам"* [V,MP,75]; ~ *тогáс гимищúата му вéли: "мáчката га продáдох за пéт стотини хил'áди и калúнката га продáдох на едúн цáр зá едúн мил'аýн грóша и такá ги докарáх на тајфáта ти". Тогáс и тóјнака гу извадú на гимициата чирáк* [V,PM(110)].

**чирвúш** m 'софт, течност во јадењето' ~ *ác сáкум мáнџа ус-чирвúш, да мóш си-тóпнум* (мацнам) [ПК,2(131].

**чирек** m 'четвртина од нешто' (во случајот од *ока* = стара мерка поголема од кгр.) – на третиот ден од *Бужиќ* многу луѓе одат в црква и носат *панагија*. Семејствата што тој ден слават носат в црква голема свеќа, еден *чирек шарлаган* и малку памучна преѓа за фитил на црковните кандила [ТГев(90)]; ~ *Марúа па а зé иднó чирéк мúру мирослúв нóгу скăпу и алúз, измажá на нóзити Исусов-а, и а бришúла су кóсата ут глáва на нóзите; и кýката си мирисувáла ут мúру*

*миродíа* [MV,K(288)]; ~ *Зарди шо му-ј парталут* (носија, облека) *на пустулејна* (жители на с. Постол) *иден* (ист, еднаков) *су куфалџ́кут и на друјсте села удвăда, нашто село га слагат за уд Вардаријата, иако има два саата ду Вардар а пак ду полјта повеке уд иден чирек* [МЕ,Р(72)]; ~ *прику Вардар вăрва друмут на 25 км. ут Солун. Тука има мос и за пуминувајнто преко не плајќат сăл пишаците. Мостут икиматут му гу дава на прикупувача и тија зеват шо вăрва за селџка товарена кола 3 гроша и толку ут кирацијцки брăчки, чирек празни, чирек пăлни* [МЕ,Р(72)]; и: **черек** ~ *завáр'уват го там вечерта харамијте, разбојниците, заварват го там. "Е-ех, казва, кој ни е зел парите!" И фатат, фкарват го вăв стајата, направ'ат го на четири парчá. Еј тăј! Раскăрвăват ги, там адăн черéк, там друк черéк* [ВДр,Кал(334)]; ~ *С'á чó ќе направ? И отјува нóа чув'áк, отјува, напăд'н'а черéците, зима ги ăв адăн чувал, и го зима попа, и го закопава. С'á, тес харамíето са научíли* [ВДр,Кал(335)].

**чиpéн*** m 'дршка на нож' ~ *уфкăрáх нóжут ду чирéнут* [СКук(340)].

**чирúш** m 'лепило' [СКук(340)].

**чирпăлáс** adv 'на парчиња (сторено крш)' ~ *кá ми пăднá стóмнăта чирпăлáс сă-чиní* [СКук(339)]; ~ *кá удрú áн кáмин уф-џáмо сè чúрпăлáс сă-чиní;* сп. уште: *Гăрџите чúрпăлáс нă-напрăвиа нáс, кукушéне* [ПК,2(131)].

**чис** adj 1. 'нешто без примеси, квалитетно' ~ *што изникнало секакво цвете] бело, црвено, жлăто, зилено] чудат са умат кого да пушчат] кого да пушчат, да гу заграде] Ристо да ода, да гу заграде] Марија да гу навада су чисто сребро] су чисто сребро, су десна рăка* [ПГев(164-165)]; ~ *вéли на женáта му: марú жéну, да йдиш на брáтовата ми кăшта, ки си почýдиш... чáшите му бéха от чúсто срéбро* [V,PM,148)]; ~ *Гóспот Сфúти Дýх, и тúи шо му сą пуклунýат на нéго, трибýа да си пуклунýат су чúсто сăрџи и су правúна* [MV,K(257)]; 2. 'оголен, празен' ~ *нăмлúа – кóга сă-кóсе ливáта, шо ќа-исфăркăт трéвăта и мăкáр то чúстто мéсто дудéка кóста фáите пу рéдо и дéк ки-пумúниш; знáчи: рéт искóсăна трéва нăмлúа сă-вúке* [ПДој,Ник(122)]; 3. 'без нечистотии' ~ *е, лéсно-ј зă-нéго, áрна ýка си-фăтú, ќи-си-сфăрше, ус-лéсничко ќи-му-вăрве живóто. И чúс ќи-с-éј и пáрички ќи-си-úма* [ПК,2(152)]; ~ *и кату са цени на негу това момче, кој промина приз таму, без да купи халва не си вăрна: от што беши момчету хубаво и чисто* [V,PM,56)]; ~ *ус-пипилóва вóда* (вода во која има измешано пепел) *нúа ăдно врéме пéрăхме, дă-сă-чúсти бéл'те рýби. Пипилóфта вóда нóго-ј л'ýта, óна-ј скăпýве рăцто* [ПК,2(84)]; ~ *ричé Гóспот на нéгувити Ученúци: Ету јáс ви пýшкам на вáс, кату óфци уфстрéт уф вăлцити, и вúи да сă чúнити крóтки кáкфу змúити и чúсти кáкфу гулýбити* [MV,K(326)]; 4. 'светол' ~ *ричé Гóспот: Свитúло на снáгата и óкуто му. Окуту áку ти и чúсто, сăта снáга ти сфетéна; па áку ти и óкуту лóшо, сăта снáга ти и тéмна* [M,VK(259)]; 5.'морален, чесен' – *И заедноw Марин му вели: "ах господине Теодораки, много ти жал'ам, хем јазик на тебе! Отдека ја најде таја кахпеа та ја зема*

*за стопаница? Толко не можиши тука да најдеш чиста дивојка?* [V,PM,166]; ~ *еláјте кăд мéне сíти шо си мăчити и тувáр шо нóсити, и-јáс ки ви куртулíсам на вáс. Зевáјте јáремут наврăс вáс, да ки си нáјдити леснутíа уф вáши дýши, шо и јáримут ми и чи́ст, и тувáрут ми и лéсин* [MV,K(310)]; ~ *и јóбити бíле прáвини* (праведни) *крај Бога, а терáле éм чинíле на сíти повéли и прáвини Господи́нцки, óти бíле чи́сти. Па нéкој дéти нé му сă чини́ло, óти Елисавéт бéши јáлоф, и на гуди́ните бíле устарéле* [MV,K(269)] – во контекстот има случај што потврдува дека категоријата род во овие говори слабо функционира: придавката *јáлоф* иако се однесува на жена се јавува во форма за м. род – *Елисавéт бéши јáлоф*; 6. 'соодветен, ист (како некој друг)' ~ *чи́ста мáма* (за девојка која што личи на мајка си) [ПКук(Гăр)]; 7. 'пченичен (за брашно, за леб и сл.)' ~ *пини́р, тó-ј јáдне. Сă-прáве ус-чи́сто* (пченично) *брáшно, прéсно си́рне* (кога нема ставено сол) *и јáјца, сă-пéче, сéтне сă-пупáруве ус-ширбéт* [ПК,2(84)]; ~ *Он ути́шал на-Сру́ма да-налéј вóда. Т'á си-тувáри на-кóн'о чи́за и алтăните и си-одн'áла думá. Кáк ја вид'áла дрýгата сéсра и маштéа и са-зачудíли. Мáјката р'áкла: "Е, мари́ ќéрко, ја ќе-ти-напрáја от-чи́сто брáшно питúнки"* [ВСер,Кал(336)]; ~ *мури, ела, ела, Митро ле, ќерко, јуф мајка на госте!] мури, мајка ки ти праве, ле керко слатка ми вичера] мури, сарлија – татлија, ле керко и чиста пугача* [ТГев(197)]; ~ *си засука Ванѓелина скути ем ракаве] си замиси Ванѓелина два чисти кулака] оти ќ-оде Ванѓелина јуф мајка на госте* [ТГев(40)]; ~ *му вéли на дјáтето: "и́ди да му кáжиш на цáрјут, чéтри окí брáшно чи́сту сáм да гу цéи, нéговата цари́ца да гу мјáси, еди́н л'áп да гу чи́ни"* [V,PM(122)]; сп. уште: *чиста слама* (= пченична слама) [ПК,2(84)].

**чи́сте*** impf 1.'врши одредена активност за да биде нешто чисто' ~ *нé-ă-сакáле тáа пóмăлéчкăта нивéста. Пóли́чна бíла. И сéă кăдă-ă-зăгíнăт? Дóшло врéме дăтругíсфăт лóзја и óни му-рéкле нă-тá пóмăлéчкăта итăрва: "Ај дă-тă-пíкниме у-бóчфа дă-ă-чи́ш* (чистиш)*"* [ВКај,Рак(324); ~*У-кăлíвите нимáло нíкуј. И влéгла бáбăта, учистíла, сè уридíла. И кóа ќи-си-дóјăт, пýл'ăт уфчáрите – чи́сто, нăмистéно, вичéра правéно. Уфчáрите му-рéкле: "Tú ќи-сéдиш тýка, ќи-јáш, ќи-пи́ш, ќи-ни-мéтиш, ќи-ни-чи́ш, вичéра ќи-ни-прáш"* [ДК, Дур(146)]; ~ *нă-пăто íма вáксăџúа* (чистач на чевли), *нéк ти чи́сте пăпýџто нíм дóјш тăкóф уф-цăркăфта* [ПК,2(30)]; 2. 'лекува (во случајот на кожни болести, односно краста)' ~ *на грáт Самари́на ним да флéзите; тукý удéјтисте пóвики на загубéните óфци уф кýки Израи́лцки. Да кáк ки си óдити, да прикажýвати, и да вéлити: ету си наближи́ небéсинта цáрштина. Бóлни л'ýди да и лекýвати, крáстави да и чи́стити* [MV,K(296)]; – **(сă)** ~ *да му викáле, éм вел'áле: Исус Пувéлин, и пумíлуј нáс. Ка и видé, ричé на нíх: Удéјтисте, и си кажáјтисте на вáс на Попóвити. И ка кинисáле да си утидóа си чистíле* (сă лекувáле). *Илим идéнјут ут нíх, кá видé шо си лекувá, си вăрнá и му слáвиши на Бóга* [MV,K(277)].

**чистинеси*** pf 'пожелува среќа, искажува честитки' ~ *вели на Марин: "добре дојди, господине" – и да му донесе благото ракиа спрати адето, и пак го спрати дур вунка. И они кату отидоха сите рет на рет, на чилиби Теодорак го чистин'асаха* [V,РМ(164)].

**чисти пуниделник** m *'прв пуниделник и првнијут ден уд Велигденски пос'* – сп. обичај: вечерта спроти започнувањето на *Вилигденско пос* семејството е собрано на свечена вечера која што е обилна, *куту за запустејне уд сè,* и трае долго, дури до утринските часови (т.е. до *Чисти пуниделник),* пред да почне вечерата младите во семејството бараат да им опростат постарите (тоа се вика **прочка** – обичај), потоа таткото зема *мутувило* (направа, мотка на која се намотува преѓа) на *мутувилото* врзува конец, а на другиот крај од конецот врзува јајце, со мотовилото го движи конецот, т.е. јајцето пред децата и кој ќе успее да го лапне јајцето во него ќе биде среќата; за вечерата обично се спрема: *чорба, чалбур, урдиник, млечник, баница, алва* и др. [ТГев(36)]; – на *Чисти пуниделник* не е добро првите сончеви зраци да те затекнат в постела, тој ден дури и болниот треба колку толку да се крене. Жените ги мијат сите садови (и земјени и бакарни) *сус пипалова вода.* Стварите се тресат, чистат, главите си ги мијат, со еден збор настојуваат сè *да мирисе на чисто.* Машките уште наутро одат на блиските ридови, *бугурijчане* (од с. *Бугуројца)* на *Куфил'ок* (top.), *стуичане* (од с. *Стујакуво)* на *Рудина* (top), *а бугданчане* (од с. Богданци) на *Пугана* (top.). Тука варат посен грав, а попладне настанува веселба со играње, скокање *на три нози, камен фрл'ајне* и др. На *Чисти пуниделник* навечер се јаде зелје *да си земе крв* (= да му се појача крвта) [ТГев,42)].

**чистит** adj – се среќава во изрази кога се искажува почит, односно се пожелува среќа ~ *му-веле: Чистит цăро, áс шо ки-сáкум нé вăрувум дă-ми-дáдиш, амă ки-си-изáрџум думăта (лафут)* [ПДој,(149)]; сп. обичај: – кога родителите на младоженецот се дојдени кај невестата за да ја уговорат свадбата, присутните благословуваат: *"Ајарлија рудниинство!", "Чистит ти сват!",* а сватовците одговараат: *"Амин! Да сте живи. Госпуд да ви даде што ви душа саке! И ти да дучекиш вaja радуст"* [ТГев(163)].

**чисто** adv 1. 'кога некоја работа се врши **чисто** ' ~ *Е, тáму имáло ини-уфчáри, ини-кăлíви. А уфчáрте, шуóфците пăсéле, бíле нóгу дилéку. У-кăлíвите нимáло нíкуј. И влéгла бáбăта, учистíла, сè уридíла. И кóа ќи-си-дóјăт, пýл'ăт уфчáрите – чíсто, нăмистéно, вичéра правéно* [ДК,Дур(146)]; – во секое семејство се знае кој е **урач**, поради тоа и не го викаат по името туку просто: **урач**. *Урачут* си ја гледа само својата работа: воловите да му бидат сити, под нив *да биде чисто*, ралото да му биде добро, *бојнрукут* (јаремот), подвезите, жеглите и др. да бидат исправни [ТГев(326)]; 2. 'квалитетно, убаво' ~ *оште сум мала малечка] на два-тринајсат гудинки] на можам кука да гледам] на можам думен да вртам] на можам госте да чекам] на можам тенко да предам] на можам чисто да зготвам* [ТГев(37)]; 3. 'точно' ~ *бýкăта дóлу тéсна-j, тá: сă-вíке пујрá. Нă-пујрáта сă-турýве*

*е́дно дя̆рво шо ся̆-ві́ке ся̆ва́к. То́: гя̆-зя̆пі́ре во́:та, не́ гя̆-зя̆пі́ре не́го гя̆-ря̆спря̆снуве дя̆-не́ удіре ня̆-ча́рго и не́ вя̆рте вудні́ща. Ко́га ся̆ва́ко ся̆-путря̆гнуве ня̆зя̆ди, туга́ва ве́ч во́:та чі́сто си-удіре ня̆-ча́рго* [ПДој,Ник(171)] – адверсативниот сврзник **него** 'туку', присутен во контекстот: *не́ гя̆-зя̆тіре не́го гя̆-ря̆спря̆снуве,* во литературниот израз не се среќава; 4. 'сосема' ~ *чі́сто го́ла-ј* (= врз себе нема ништо од облека) [ПК,2(9)].

**чистѝто!** adv 'се изразува добра желба за среќа и успех' ~ *аирлі́ја не́к ве́-ј ря̆бо́тта, чистѝто!* (од 'честито' – со редукција) – пожелување кога се почнува некоја важна и нова работа [ПК,2(18)].

**чита (са)** impf 'се чини, изгледа' ~ *га тури хизмет да чини на царицата и, кату са вратјаши толку време таму, мајка и не можа да га познај, туку една робин'а га позна и вели на царицата: "царица моја, това човек, што прави хизмет тука на нас, мени ми са чита и да е ваша мома!"* [V,PM,36]; и **читај** ~ *царјув син шубехлендиса и на мајка му отиде, каза: "мале, тас ми са читај да е мома; за јунак са гледа, ама на мома ми мириса"* [V,PM,71]; ~ *от вя̆нк кя̆штата имало едно теле, отиде гу фати телинту, гу враза нетри на врекиту, и тојнака зема мя̆ра л'ашки и едно чокче, са искрил и чукаши л'ашки. И кога дошла ламјата, сос млогу гнев фати да гу бие сос синчките: читаиш оити да е тој нетри на врекито* [V,PM(104)] – во контекстот има траги од зачуван назализам (*синчки* < **ся̆нчки** = ситни прачки) и нерегуларна употреба на предлогот **на** кога упатува на внатрешност, наместо 'во': **нетри на врекито**; ~ *тјанака читаиш да си нахожда аф таткова и кя̆шта. Тогас тојнака га вели: "не си нахождаш, дивојку при таткува ти кя̆шта"* [V,PM,72]; од кукушкиот говор Саќов наведува пример во кој коренот е редуциран: *чта́м о́ти и тѝ бі́ше та́м* [СКук(340)]; ние запишавме (пак во Кукушко: **шта́а** ~ *бе́рум а́ј-го пе́јс гуди́ни, тя̆-сум гу-пичалі́ла то́о шо-о-гле́јш, шо́ си-шта́јш тя̆ка́ ли ся̆-пиче́ле?* [ПК,2(165)]; ~ *уф-се́каа ма́нџа о́на са́ке де-ј-мирді́ја, а́ма не́ да́ват пусе́стримте, шо́ си-шта́а о́на, така́ ќа:-* (< ќе ја) *пу́штат, шо́ са́ке да-пра́ве* [ПК,2(192)]; ~ *Лисі́ща фя̆ті́ла дя̆-ві́ке: "Жі́лта те́глиш, жі́лта те́глиш!" Вя̆лко јӑ-пушти́л но́гя̆та и фя̆ти́л я̆дна́ жі́ла. Лисі́ща викна́ла: "О-о, ле́ле, но́гичка!" Вя̆лко чтя̆ја́ки о́ти но́гя̆та јӑ-фя̆ти́л, ся̆-упна́л те́гле* [ВКук,П(286)]. Заглавниот збор **чита(ј)** претставува архаизам, во македонскиот стандард, со односново значење не се среќава; сп. во рускиот *(считаю, что ты неправ* = мислам дека не си во право); стсл. **чьт-** и **чет-** 'брои, смета'. Во контекстот морфолошка посебност претставува употребата на номинатив место вокатив: *вели на царицата: "царица моја"*, втора граматичка карактеристика претставува употребата на сврзникот **да** со интенсионално-декларативно значење (наместо 'дека)': *ми са чита и да е ваша мома,* наместо: 'дека е ваша мома', и уште една лексичка посебност: употреба на зборот *мома*, со значење 'ќерка', сп.: *да е ваша мома.*

**читак** m 'разбојник што ги напаѓал карваните (во минатото)' – за обезбедување на карваните што во ми-

натото се движеле на патот кон Солун и назад, најмувале *јасакчија* (чувар) бидејќи патиштата не биле сигурни и се случувало карванот со *кирации* да биде нападнат од *пл'ачкаши*, разбојници – *читаци* [ТГев(415)].

**читвăртóк*** m 'четвртиот ден од неделата' – сп. дел од свадбениот церемонијал: во четвртокот, пред свадбата се излагааат даровите ~ *на-сíте бухчăлăци, на-зóлва, на-чíн-му, на-вýјку-му, на-нéгувут тéтин, на-кýмут (по-отѕăди). Ќи-дóат на-читвăртóкут вéчăрта. Цáлјут питóк шо-íмиш чиíз ќи-гу-искáриш да-гу-глéат* [ВГ,М(269)].

**чити́н** adj 'лош' ~ *нóго читíн му-сă-пугудí чéл'ăтта* (= многу лоши деца има) [ПДој(116)].

**читíри** num 1. '3+1' ~ *Ки сă-искóве уддóле душíме и пóсле нă-ќушíнта ки сă пýшчăт нăгóре дăрва и сă-нăпрáве кути кăшичичка. Кá ке: чăтúсиш ус-читíри ќушéта, сă-пукрúве су-трăска* [ПДој(127)]; ~ *абá-ј шó гу-зимýват за-кустýн, гу-ткáјме сăс-читíри ногáл'ки нă-рăзбóјут. Абá гу-вúкме то:. Вăлнино-нă-вăлнино сă-ткáа* [ПК,2(17)]; 2. изр.: *сáке óчте читíри да-сă-утвó-рăт* (за важните постапки треба сериозно да се размислува) ~ *кá сă-жинýве чувéк сáке* (треба) *óчте читíри да- си-утвóре, зéр жинувáчката нé-ј кăрпа. Нă-мóш дă-прáвиш зáкăрпи, óткăрпи* [ПК,2(163)]; в. **четри**.

**Читíри Пăтишта** top. 'месно име во околината на с. Дебрец, Кајларско' ~ *вóјден íма нишáни* (остатоци од минатото) *дéка сéлото бíло у-пóле, тáка шу-íма нíшта шо сă-вúкăт* **Читíри Пăтíшта** и др. [ДК,Деб(154)].

**читирдéсит** num '30+10' ~ *"Ае, јáс нă-тéбе ќи-ти пудáрăм иднă-кфáчка су-читирдéсит пилúна. Зăстáни де-е рéкăта, тáму нáка, јáс ќ-óдам ќă-дунéсăм"* [ВКај,Бош(326)]; и: **читирíјсе** ~ *тú нéма, рăчé, дă-прăс-тáниш, тú ки-му-сáкиш нă-нéго злáтнио пăмпóр, шо му бил и читирúјсе, кá им вúкăт нă-тú: бе, шлéпуве. Уткóлку нé ти ги дáде ти: рăбóти ки-му-кáјш спулáј-ти, збóгум јáс си óдум* [ПДој(148)]; ~ *прусáркăта-ј пúле, лúче нă-врăпчáн, жăлтýнуво-ј, пéе нáјнóго кулу Свú-ти-Читирúјсе* – име на празник [ПК,2(89)].

**читăрнáјсе** num 1.'10+4' ~ *дујдéме уф-Мăкрú:во, уф-нáшјо чúко. "Ај-гу Пăтăрузлúа". "Здрáво, жúво". "Дујдéте ли?" И сéтне шó ки-живéăм: ут-читăрнáјста ду-шáс-нáјта гудúна, бéс фăмúл'а. Тéгло. Шо úма, нă-чувéчка глáва сè ки дóјде* [ПДој,Пат(174)]; 2. изр.: **óчте читирнáјсе му-игрáат** (= тој што вешто се снаоѓа во животот) ~ *утвóрин, знáа нóго; Ташúа úма áдно дéте атúк, óчте читирнáјсе му-игрáат* [ПК,2(21)].

**чиф** m 1. 'нешто што е во пар, два исти предмети што се употребуваат заедно' ~ *еј, болин леже грејин Ил'о на мека постел'а] еј на табла си ране Ил'о два чифта биволе] еј дружијна гу чекат Ил'о на Солун да јоде* [ТГев(38)]; ~ *богатскиј син и куумџиовата жена си зал'убиха двата и, тојнака рече на неа: "дај ми моја л'уба твоите ушници, да ида јазика да му чинам един хјунер на твојут мăж, и тој да са почуди, ча за му порачам да ми чини един чифт ушници"* [V,РМ,68], ~ *да идиш на царју, да му тераш четирijси мулита и четирijси чифта хорали празни, ча аку да га земиш момата, сака да товариш и прикиата* [V,МР,43]; ~ *сос онова*

*човек му пусна на царјут поклон, да му пусни четирисји мулинта и четирисји чифта вречишта, ча ке да товари иман'ето му* [V,MP,49]; 2. 'два вола, што орат заедно, односно влечат кола' ~ *тој земá олóвиту, отúде домá, на мáјка му казá сúчку; мáјка му заеднóч фатú хизмикáр за чúфтут и óшти еднóч не пýсна нúту пари, нúту дéте по вăнката* [V,MP,26]; 3. изр.: **чифт ми тек** 'игра кога треба да се погоди нешто' [ТГев(481)].

**чифлик** m 'голем имот на спаија; земјоделски посед' (во турскиот период) [ТГев(481)]; ~ *един вечер са упи царјут и чини каул сос едни богати, ча морету да гу испие, л'у да стани от спанету ранурану; аку гу не пиј да им даде един чифлик на ним* [V,PM,58]; ~ *он, кату имал по селата чифлик, кату на Богариу, излезе еднош да си рашета по чифлико; излел и на хорото* [V,PM,163]; ~ *му-ј пуварија мислите на повичка ут 2200 гудини напред, кога се наоѓаше стридурекут* (центарот) *на сăта тогај познатата дујна – тука. Ут сăта тугашна лăскотија* (блесок ) *сеа можа чувек тука да најда сăл неколко трага, като во су исчувана има "Пел", узгора е един чифлик на тримина сајбији* [ME,P(69)]; и: **чифлиќ** ~ *Бужано, моме Бужано, Бог да јубије татко ти!] што си прудаде чифлиќут] двеста пугони ливади] триста погуна угаре!] там ки се собур субере, тешко цилезо да фрл'ат] који ти натфрле цилезо тој ки ја земе Бужана* [ТГев(92)]; и: **ч'офлик** 'селско стопанство', се јавува и во микротопономастичката граѓа': ~ *úмаш'а адúн ч'обáнин от-С'áрцкуто пóле, од адúн Ч'офлúк. И тáм на-крáј полéто на-еднá бáрчúна, катó си-пас'éше брáвите, и са-неб'éто заóблачи за-да-фáти дăш* [ВДр,ГБ(332)].

**чифтели** adj 'двоен, удвостручен' ~ *свакрво, дали немам црни јочи за син ти?] ах ми ти, син ти чифтели чапкăн] на мијани оде, рујно вино пије] рујно вино пије пре Марија спије* [ТГев(206)]; сп. **чифте пиштол** 'вид пиштол – при пукањето има двојно дејство' ~ *и што си веле младо јабанџијче, јубаво:] "Седи сус здраве, тенка Малишовко јубава"] па жал му падна на лудо младо јабанџија] па се врнало на мијани да седе – да пије] си испијало чифте пиштоли сребрини* [ТГев(156)].

**Чифтéиф*** m 'прекар запишан во Еницевардарско' ~ *архимăндрúтут нă-тýрскăта влáс: "Апустóл Пéткуф е нă-Крушáре, тăкá, тăкá"... вóјскăта спрéмна, нă-ýтруто ќ-óат ќе-гу-чúнăт Апустóл. А му-дăдéле óни уф-јăдéјнито, дă се-успúјăт. Тóде Чифтéивут сус-вýјку-му и цéлто сóј шо-бé, тúе и чинúја* [ВЕв (298)].

**чифтелија** adj 'нешто што носи несреќа'– кога светка и грми луѓето не јадат, а ги бркаат далеку од своја средина мачките и магарињата зашто ги сметаат за *чифтелии* (несреќни) [ТГев(432)].

**чифу̂т** m – в. **чифу̂тин** 1. ~ *бéши собóт̄а на т̄áа дéн. Вéлеа и Чифýт̄ит̄е на уздравéн: Субóт̄а вá дéн нé т̄и и прост̄éно да крéниш носúлот̄о* [MV,K(256)]; и **чефут** ~ *на новá врéме úмаше едúн ч'ул'áк от фарисéите úметó-му Никóдимус; тóј бéше гол'áм зингúнин мéжду чефýтето та дóјде през нăш при Јисýса* [В,ТЕв(326)];

**чифу̂тин** m 1.'Евреин' (со негативна конотација) [ТГев(481)]; и: **чавутин**

~ кога детето боледува од *лише* (болест на кожата) се лекува на следниот начин: се зема корен од *камилски трн* (име на растение) ќе се изгори, пепелта ќе се измеша со пресно масло и со тоа се мачка местото болно од *лише*. *Лишето* го лекуваат и со баење: при баењето жената ги изговара овие зборови: *"Лише пипилише, чавутин утиде на урајне; семе му е пепал; уд лише ништо да не устане. Дуна ветар и гу уднисе"* – суеверие [ТГев(124)]; 2. 'трговец' ~ *харалмйата си отйде, та фатѝ кокоштá да снéва кáта дéн по еднó jájце. Л'у снéваши кокоштá сиромáхот земýваши јáицету, гу продáваши на едйн чифýтин за пéт парѝ* [V,PM,129]; 3. fig. 'тој што не сака да троши, скржавец' [ПК,2(10)]; ~ *ѝч нé-си áрџи лáфо, тóо чифýтин нé дáве нѝшто* [ПК,2(131)].

**чифчи́а** m 'имоќен земјоделец, тој што имал *чифлик* (во минатото)' ~ *у нéкуј сéло си-бйл ăднó зингѝн чувéк и имáл нóго дéца, синóви. Арно-ăма нéчурбаџѝја, сăте дéца нé-ј устăвйл дă-рăбóтăт кăто-чифчѝј, тýку нéкуи уд-нѝх и-пушчйл дă-зăфáтăт нéкуја ýка* [ВЕв,К(292)].

**чи́ц – чи́ц** interj 'извик за терање кози' [ПДој,Пат(123)] (од истава регија во пунктот Фурка запишавме: **пăрч – пăрч**).

**чичóк** m, bot. (и: **чичка**) 1. ~ *бóџки-сă тѝа, сă-лéпат пу-óфџте, кут-мамалéчко урéхче сă. Пăрво сă-зилéни, сéтне сă-чѝнат кафјáви, сă-исýшат* [ТГев(124)] 2. fig. 'множество од нешто (во случајот од луѓе)' ~ *уфнидéл'та, нă-цăркăфта бѝше чѝчка* (зн.: имало многу луѓе) [ПК,2 (131)]; – кај Саќов од истата регија (кукушка): 'бодликав храст, бабин заб' (?)[СКук(340)].

**чиши́т** m 1. 'образец' ~ *зéм-му-гу за-чишѝт, сéтне вăрни-го;* 2. 'со негативна конотација, нешто за подбив' ~ *нă-стáри гудѝни сă-прáве чишѝт* [ПК,2(131)].

**чишитли́а** adj 'непредвидлив, опачен': *кá сă-пугóждиш ус-тóо чишитлѝа чувéк* [ПК,2(131)].

**чишитлăк** m 'несериозност, лигавење' ~ *шó гу-прáвиш сјáа тóо чишитлăк, уд-дéцта зăстрáм се, дур нé ти лѝче;* ~ *мáни-ј тѝа чишитлăци óлăн, фáт-се за-нéкаа рабóта* [ПК, 2(131)].

**чишмýрка** f 'чешма, примитивно направена, каде што истекува некоја водица' ~ *óна мóш дé-ј ут-кóра* (од дрво), *мóш дé-ј ут-тинкѝјчка, пу-н'áа тéче вóјчка* [ПК,2(132)].

**чобан** m 'пастир, овчар' ~ *бабата га и страм, пред царју как да изл'ази. Как отиваха на пăтју, един чобан излези. Как га виде бабата, речи сос прăстот да ја пицни. Чобанот извади ножот му, гу сечи прăстот* [V,PM,98]; ~ *чорбаџѝата кату са вăрнаши от хаџилăкот, конáк чинѝ на чобáнските кăшти, гу вѝде момчéту да é млóгу прокóпсану, ги пита на чобáните и му вéли: "господáри, вáшо и товá дјáте?"* [V,PM,147]; ~ *вéли на цáрју: "цáрју, когá да é, Гóспод земјата ки га расипи от попови и от граматици! Земјата динéска са тѝшти от чобáни и от безýмни л'ýди"* [V,PM, 108].

**чобанов** adj 'нешто што му припаѓа на чобанот' ~ *"Тутуш" речи тојнака: чобанов прăст на бабин гăз си залепи. Чобанот извади ножот му, гу сечи прăстот, устана на бабин гăз прăстот* [V,PM,98].

**чобански*** adj – в. **чобанов** ~ *чорбаџѝата кату са вăрнаши от хаџилăкот, конáк чинѝ на чобáнските кăшти,*

*гу ви́де момче́ту да е́ мло́гу про-ко́псану, ги пита на чоба́ните и му ве́ли: "господа́ри, ва́шо и това́ dја́те?"* [V,PM,147]; ~ *ја извади на една гора зелена на сухо, три година тамо без леп гладна, и дрехите и наврăх неа ч'ур'ундисаха. Тогај видела кату чобан чọвек ја донесе един беневрек чобанска руба и пак невиден си чини* [V,MP, 167].

**чо́кле** n 1. 'сува гранка'; 2. fig. ~ *мо́ш сă-ре́че и зạ не́коо сла́бо де́те* [ПК,2(132)].

**чокче** n 'направа за удирање, ковење' ~ *от вăнк кăштата имало едно теле, отиде гу фати телинту, гу враза нетри на врекиту и гу обесил зарди* (наместо) *негу; и тојнака зема мăра л'аики и едно чокче* [V,PM(104)] – во контекстот има пример за присуството на остатоци од назализам: *телинту*.

**чо́мка** f 1.'*тиа́ мăле́чките бăрдăчи́на, шо и́мăт зă-слу́кăне, нă-де́чкăта шо ги-пра́вăт*'*(?)* [ПДој(120)]; 2.'*та́-ј ча́ша ут-чи́нго, збúре кулк че́твăрт; по́вике гу-ви́кăт ту́кăшните'* (се мисли на староседелците во Струмичко). Сп. со исто значење: **по́те** (по старо).

**чо́пка** f 'клун на птица' [ПДој,Пат (126)]; ~ има *пăпăло́ва* боја со бели перца, има *кă̑са* шија и *кă̑са чо́пка, кă̑си но́зе*, малку поголема од гулаб – објаснување за птицата *врăнишче́* којашто заедно со другите езерски птици доаѓа зиме покрај Дојранското Езеро [ПДој(127)]; ~ голема колку *пил'ка́н* (штрк), шарена (бело со црно), има *кă̑си жắлти но́зе, жắлта и извúјна чо́пка* – објаснување за езерската птица *кра́* [ПДој(127)]; ~ *и́ма дắлги но́зи и дắлга чо́пка, ли́че нă-штắркăл, по́вике-ј бе́л, и́ма и цắрни пе́рцта. Сă-ра́не ус-жа́би* – објаснување за езерската птица *ба́бла* или *ба́блăк* [ПК,2(22)]; во контекстот среќаваме остатоци од старата множинска наставка -ѧта: *цắрни пе́рцта*, кај именките од ср. род, од консонантски основи на -t-.

**чопке*** impf 1. 'колве – се разбира дека се однесува на птица'; Таневиќ наведува дека споменатово именување *чопке* се поврзува со човек само кога станува збор за каснување грозје, бидејќи грозјето *са чопке* зрно по зрно, исто како што *чопкат* птиците; освен од Гевгелиско (според Таневиќ) истото го констатиравме при истражувањата во Кукушко (в. кај гл. **чопне)** ~ *аман море лудо младо како да сум јас јубава:] тешка куќа на мен стоје] мисејне, пичејне сѐ на мене] кога мен ме зима лудо] куту пиле јас си-летах] се пу лозја јас си шетах] бело грозде ја си чопках* [ТГев(349)]; ~ *ра́чкăта* (вид инсект) *гă-ја́ат ча́фките, гă-чо́пкăт и дру́јсте пи́лци* (птици) [ПК,2(97)]; ~ *кăна́ркăта-ј* мала *пти́ца*, **ти́а** *нă-ги́нгăрто* (растение, вид трн) *сă бе́рат, чо́пкат уд-ни́х* [ПК,2(64)]; 2. fig. 'се закача, префрла' ~ *ама́н сум риче́ла ут-та́а же́на, сѐ а́нџак мă-чо́пке;* 3.'се мава, се тепа' ~ *па-с-чупка́а кумши́кте;* 4. сп. клетва: **чавки очи да ти чопкат** (= да умреш сам, да нема кој да те погреба) [ТГев(320)]; в. **чавка.**

**чо́пне** pf 'откине земе со клун', в. **чопке** ~ *ут-та́м, фăрли́ла нă-ку-ко́шките чини́ца. И фăти́ле дă-сă-к-а́рăт ку-ко́шките ко́ј ка́к дă-чо́пнăт. Пăте́ло уддéл, фăти́л: "Ко́, ко́, ко́, рăче́л, си́те куко́шки ки-вă-збе́рум, а́ма нă-еди́н не-да́м до:* (< да го) *чо́пне зắрнуто, па́ ја́с ко:* (< ќе го) *чо́пнум"* [ПДој(153)]; ~ *би́х уф- не-ризи́нта* (напуштено, *нерезино* лозје)

*дă чо́пнум не́коо зăрно* [ПК,2(78)]; – гл. *чопне* го забележивме и во следново суеверие: за да се дознае кое пиле ќе биде петел а кое кокошка се прават некои суеверни дејства при што се изговараат овие зборови: "*Ако си петле чопни си пашка, ако си пул'ка – крило си чопни*" [ТГев(402)].

**чо́п** m 'она со што птицата колва, клун' [ДК,Лип(104)].

**чо́пăр** m ~ (така се именува) *кра́јта нă гу́рнăта* (цевката) *де́к исте́чуве во́та* (наместо славина) [ПДој(121)].

**чо́рба** f 'течно предјадење, супа' ~ *му ве́лиши на́ мăжо́ и: "и́ди, мăжо, да ми дока́раш не́која ри́ба, да чи́нам една́ чо́рба, да ја́м!". И то́јнака зема́ мре́жата, оти́де на́ е́зера, ловја́л, ловја́л везде́н* [V,РМ,143]; ~ *и то́јнака, кату га зака́ра ри́бата на до́ма, пăрво си чини́ гро́бот. Жена́та му ри́бата га го́тви чо́рба, га чини́, га ја́доха* [V,РМ,143]; ~ *мису́рут еј гуле́м сăт ут-прăс* (земја) *или ут пăрцула́н, зă-чо́рба или ју́рт* (кисело млеко) *дă-си-кла́виш* [ПК,2(74)]; – кога се поставува ручек, на трпезата прво се става, како предјадење, *кисала чорба*, а потоа следува едно од овие три јадења: *сарма сус кисала каша, ќуфте сус каша, дулма* (полнети тиквици) *сус кисала каша* [ТГев(21)]; – породилката првите дни држи *пирис* (диета), и јаде само: *русник чорба, чорба уд пиле, млечник* (вид пита) и други "благи" јадења [ТГев(109)].

**чорба русник** m 'вид супа со ситни, суви трошки' ~ кога има некој болен роднина или пријател *са убидуве*, и при тоа се носи *пунуда*, како: *чорба русник, калинка, пуртукал, миндале* (бадеми и др.) [ТГев(228)].

**чо̨рбаџи́*** (и: **чорбаџиа**) m 'имоќен човек, газда' ~ *и на́пкунце то́ му-кажа́л: "Чо́рбаџи, га́зда, а́к те́-ј мăка уд-ме́не да̨-уста́вум" – ра̨че́л. – "А, шо́ ки-ме́-ј мăка ут-те́бе!" А па̨ би́л за̨-еди́н ле́пче, за̨-еди́н ле́п, па́ри не́, са́мо за̨-ле́п* [ВДој(278)]; ~ *си о́де па́к, де́ка бил нă куна́к, сă-у́ме, сă-чу́де, ни ја́де ни пи́е. Пумина́ еди́н де́н-два́, то́а де́тто, шо́ гу купи́, гу-пи́те: "шо́ бе чо́рбаџи, ти ни́ ја́диш, ни́ пи́ш, шо́ и́миш?"* [И,Гг(111)]; ~ *Ту́ре два́ма стража́ре нă-че́шмăта, ко́ј ки-ре́чи: "ах"! И вăрвăт си хо́ра нă-го́ре, нă-до́ле, пи́ăт, ја́ăт, не́ пла́штăт, са́мо при́кăски нă-чурбаџи́јата мукăжу́вăт* [ВКук(283)]; ~ *"Ја́с, а́га, не́-знăм лăжа, ја́с и́мăм де́ца, мо́ра дă-ка́жăм и́сто, али́скут ка́ си бе́ше рăбо́тăта". – "Е, Ми́цо, чо́рбăџи, а́рно, бу́јрум цига́ра". И Ми́цо фăти́ дă-кăжу́ва* [ВЕв(296)]; ~ *ути́ва иди́н д'ăду на-гул'а́мајут бра́т про́сјак, му-вили́: "Дăј мăра мл'ăку!" То́с му-вили́: "Аку и́маш' парă, да ти да́м мл'ăку". То́с д'ăдуту вили́: "Еј, Бо́ж'и, ка́к б'ăха га́лицă, па́к га́лицă да-ста́нат!" С'е́тн'е то́с ч'урбаџ'и́јата гу-ви́ка д'ăдуту* [ВБог,Вис(340)].

**чорбаџијка** f 'стопаница, жена на чорбаџија' ~ *симни се ле доло, млада чорбаџијке] уд вишни дивани, акут да ми платиш] акут да ми платиш, што сум ти рабутил] што сум ти рабутил три гудини време] оти ки си јодам на мојут вилијат* [ТГев(156)]; ~ *му вели: "господине, тинака знаиш, дека го закара мој сина. Ти са мол'а да идиш да му кажиш: ки умрими от гладиа. Да ти даде малко харчлăк да на докараш!" Гимџиата беши млогу верен и, кату виде чорбаџијката му да му са моли...* [V,РМ,108]; ~ *"Седи, Тодор, седи, седи ним си јоди". – "Книга ми је доишла, млада*

*чорбаџијке] Книга ми је дошла уд моја ми мајка] оти ме армаса и оти ки ме жене"* [ТГев(156)].

**чорбаџијцки*** adj 'нешто поврзано со чорбаџијата' ~ *Ха́малите ре́коа меѓу ні́хка: "а́јди мо́ре, да гу издѝгнимu, хе́м пет гро́ша хамалӑк ки зе́мими". Чорбаџи́јцкото дја́те им ве́ли: "ој хама́ли, ја́зе ви да́вам трі́јси гро́ша да гу издѝгнити на едно́ тезгере жрја́пчето"* [V,PM,120]; ~ *тога́с ца́р Дави́д му ве́ли: "ја́зе не зна́м. Иди да са пі́таш на́ мо́ј сі́на Соломо́н! Ету та́мо от вӑнка игра́и". И то́јнака отіде, гу најде́, игра́иши чили́к* (детска игра со 2 стапчиња)*; пи́та на́ де́ците, ко́и е Соломо́н* [V,PM,130] – во контекстот именката од ср. род 'дете' во множина се јавува со наставката **и-** *(де́ците)*, карактеристична за именките од другите два рода, што укажува дека категоријата род во југоисточните говори се губи; втора граматичка посебност е присуството на предлогот **на** во конструкција што се однесува за прав предмет: *пи́та на́ де́ците*. Интересно е дека множинската форма **де́ците** се употребува во говорот на немакедонското население, еве пример од кај Циганите на скопската населба Шуто Оризаре: ... *нека јадат деците;* ~ *едно́ врја́ме едно́ чорбаџи́јцко дја́те остана́ло сира́к от та́тко, отіваши на ско́л'у́то, са учаши кні́га, Еди́н де́н са заоблачі́ небо́то, та от го́ре падна́ на земја́та едно́ жрја́пче* [V,PM,120].

**чоре** impf 'стои' – мајката најмногу време е со детето, таа го учи *да лазе, да седе, да чоре*. Кога го учи да стои мајка му зборува: *"Чор, дете! Чор, дете, чор...!"* А кога ќе почне да чекори: *"Дуби, дуби за чиста пугача!"* и *"Шати, кути – шати, кути"!* [ТГев,129].

**чуба́нин*** m 'тој што пасе стока, овци' – в. **чобан** ~ *са́му чул'а́ка де́ту рӑзбі́рал изі́ка на жуо́тните рӑзбра́л и ка́зӑл на-уфча́ра да-ниду́й тӑз о́фца. Се́тне ка́зӑл на-чуба́нина да-му-зӑко́л'а ӑдно́ ја́гн'а* [ВДр,ГБ(331)]; ~ *ката ден тој отиваши крај морету да пасе овците. На крај морету имаши един гол'ам камин, та истом по ручокот хождаши чобанинот, седјаши на камино да ручјаши* [V,PM(169)]; ~ *і́маш'а ади́н ч'оба́нин от-С'а́рцкуто по́ле, од ади́н Ч'офли́к. И та́м на-кра́ј поле́то на-една́ ба́рчі́на, като́ си-пас'е́ше бра́вите, и са-неб'е́то заа́блачи за-да-фа́ти дӑш* [ВДр,ГБ(332)]; – в. **чобан**.

**чубанска гудина** f – *Ѓурѓевдин* се држи за почеток на годината зашто на тој ден се склучуваат договори пр. за чување на говеда, овци. Тој договор трае до *Митровдин*, кога почнува зимата, тогаш на овчарите, говедарите и измиќарите им се приредува вечера и им се исплаќа заработувачката. Со односниов термин завршува *чубанската гудина* (односно *воловарската* и *измиќарската*) и од тогаш селските говеда се пуштаат в поле *ајмана* (без чувар) бидејќи е собран сиот полски *бериќет* (род) [ТГев(77)].

**чубрика** f, bot. 'трева што убаво мириса, се става во јадење, се користи и за чај' ~ *твојата душа се леје] куту снегут на слӑнце] куту ледут јуф вода] куту каранфил на слана] куту чубрика на роса!* [ТГев(98)].

**чу́ва** (и: **чуве**) impf 1.'стражари' ~ *има́л адна-ца́р трі́ сино́ви. Има́л и а́дна ӑбо́лку. Ка́та-гуді́на пре́т дӑ-зре́е то́ ӑбо́лкуту му-гу-иде́ле. Ко–уде́ле дӑ-гу-бе́рӑт, гу-нӑјдува́ле иде́ну. Ет то́ гуле́миут утіша́л а́дна-гуди́на дӑ-гу-чу́ва, а́рну-ӑма сӑ-*

*успáл* [ВВод,Крон(311)]; ~ *кă-дујдéл нă-трéттą гудúнą, тó мáлуту му-рéкăл: "Јáс ќ-óм, ќи-гу-чу́вăм вá гудúна!" – "Ај-бé, ти ќи-óјш, бéгăј нáкă, ќăлéшу!"* [ВВод,Крон(311)]; ~ *Нóсат-гу при чорбаџúјата. Штóм гу-видé, тąа услубóжда ги, нă-стражáрто им кăжу́ве: "Нéма дă-чу́вите нă-чéшмата, свăрuшú се". И тóзи стрáх-му е дă-сéдне, се бóе* [ВКук(284)]; 2.'пази' ~ *тú си-стáр, јáс-сум éнус млáт, шо ки-пă-чáл'ăме, пá нă-мéне ки-сă. Штом нéмиш нúкуј, тúă пá нă-мéне ки-сă, нéго тú кути стáр ги-чу́ви тúă пăрú* [ПДој(145)] – во контекстот е присутен интенсионално-декларативниот сврзник **него**: *нéго тú кути стáр ги-чу́ви*; во истиот контекст се забележува посебност и во линеаризацијата: кратката заменска форма има препозитивна употреба во однос на глаголот во императив: *ги-чу́ви*; ~ *гу-турúли вăлко дă-ј чу́ве óвцте* (= кога на нечесен ќе му се довери важна работа) [ПК,2(158)]; ~ *Господ гу помилува и гу чини толку богат. Тојнака млогу са чуваши, да не кажи на жената му, но тјанака млогу са чиниши товар на негу* [V,РМ(81)]; ~ *кóга бéх јáс су нúх на сфéтут, јáс а чу(в)áх* (пишува: 'чуах'), *идéн уд нúх нé си загинá, туку загубéнито сúн* [MV,K(261)]; ~ *"Кустадине, мили сино! Мајка ка ки те забраве! Много ми си малечук сино. Не си, сино, јоште сам за пăт да јодиш! Кој ки ми те гледе, који ки ми те чуве?"* – тажни зборови со кои мајката се одделува од умрениот син [ТГев(263)]; 3. 'одгледува, се грижи, храни (пр. дете, старец, односно домашно животно)' ~ *чу́вум бибéк* (бебе), *вăрзąни ми-сă рăцто* (спречен сум), *нă-мóж дă-дóјдум* [ПК,2(156)]; ~ *тóлко гудúни мо:-јадеше скăрничката* (го искористуваше, му земаше пари), *сјáа нéјќе до:-* (< да го)-*чу́ве* [ПК,2(176)]; ~ *чúниш óт сă-трéсиш нăт сúно, кá ќо:* (< ќе го)-*пурáсниш ќи-тă-чу́ве ? – Е, ее, кá нé, ду́шта уф-кóшница ќи-мјá: нóсе* [ПК,2(160)]; ~ *чувáла мáјка сúн кăјмитлúа, сúн кăјмитлúа, сúн питимúја* [ПК,2(64)]; ~ *мáчката фáиште мúше, зă-тóо а-чу́вме* [ПК,2(124)]; 4. 'пастри, штеди' ~ *чу́вум ут-сè пу-нéшто дă-сă-нáјде зă-зóр зăмáн* (кога ќе има голема нужда) [ПК,2(165)]; ~ *тóо шó гу-чу́ве кăтăко, шó гу-јаде пу-мáлце* [ПК,2(66)]; ~ *ḡулéм думаќин-éј, нé ūрóше, нóḡо чу́ве, уд-аднóūо двé ūрáве* [ПК,2(203)]; 5. 'сместува, складира' ~ *рáклăта-ј кут-сăндăк, кулку мáста-ј, úма двé врáтички. Уф-н'áа си-ј-чу́вăхме сăдуфто и лéбо* [ПК,2(97)]; ~ *уф-кóтąро* (вид амбар) *а-чу́вме мисúрката кá-ј кубáџи* (клас од пченка со несронати зрна); 6. 'се труди нешто да биде во ред' ~ *му вéли на арáпинот: "да му дáваш да јáди, што сáка!" Пáк нá жрјáпчето хранáта му бúла: стафúди, мúгдали, орјáхи, лéшка и дру́ги таквúи. Арáпинот седјáши покрáј жрјáпчето, гу чу́ваши мóшни* [V,РМ,120]; ~ *Вáно, áрно дă-ми-чу́виш дéтто* [СКук(340)]; ~ *пóмнум éште кá мă-нусúа нă-Сóлун. Тугáј нóгу сă-гувóрше зă-Гóце Дéлчуф. Иј́ше уф-нáс, нúą гу-чу́вахме. Е, тугáј, кá-с зăпăлú Кăлúново, тáтко нóго јăдé ќутéк ут-Ту́рците* [ВК,Мал(289)]; – кога има мртовец в куќи мора некој цела ноќ да бдее, да биде буден, барем еден член од семејството (во минатото суеверието одело до таму што се верувало дека ако нема кој

*да го чуве* преку ноќ мртовецот може да се повампири и да избега) [ТГев(253)]; 7. – **(са)** 'внимава (на себе)' ~ *ка́ си наближи́ Исус и кажа́ на ни́х, е́м ве́ли: Ми си да́л на ме́н се́коа пуве́ла на не́бито и пу зе́мњата. Удéјтисти ви́ки, и си прикажува́јти на са̏то и́нсан, и да и кра̏стити на ни́х на Та́тко му и́мито; е́м да и у́чите на ни́х да си чу́ват* [MV,K(290)]; ~ *и тјанака тогас му вели: "ами јазе кога ти вел'ах на тебика да са чуваш?" И тојнака вели: "ами как да чинам жену? Јазика са чувах, ама ветерот ми гу зема"* [V,PM,52]; ~ *"това́ со́н ло́шу е – едно́ де́те и́мами, мо́жи и това́ да ни у́мри". И така жена́та му влезе́ на мло́гу гајл'а́ и остана́ла чу́дна. Га ви́де ма̏жо и́, ча са чу́ди, па́к га пора̏ча: "сака̏н же́ну, мло́гу да са чуваш да не ка́жиш на не́кој"* [V,PM(30)]; 8. 'исполнува' ~ *Исус риче́: Да не́ уте́паш, да не́ ба̏ркаш су дру́га же́на, да не́ кра́диш, да не́ чи́ниш испа́т на кри́во; да и́маш тими́а на та́тко ти и на ма́јка ти. Ве́ли на не́го мла́дјот: Си́ти ви́а а чува́х ут мла́дус* [MV,K(268)]; 9. 'почитува' ~ *за́рди то́а ви пи́змат* (измачуваат) *сфе́тут на ва́с. Не и по́гуле́м измика́рут ут а́гата не́гуво. Аку ми тра̏чка́ле на ме́не, и на ва́с ки ви тра̏чкат, аку ми а чува́ле ла́фот ми, и на ва́шо ки а чу́ат* [MV,K(296)]; 10. изр.: **чу́ва скри́шна лака̏рди́а** (= држи тајна) ~ *ама која́ же́на мо́жи да чу́ва скри́шна лакарди́а аф са̏рцето ѝ? Така́ и тја́нака га чува́ лакарди́а скри́шна от ра́ну-ра́ну до ручо́кут* [V,PM(30)]; ~ *и то́јнака, кату чу́ така́, позна́, ча жена́та му каза́ на ма́јка ѝ, па́к ма́јка ѝ на та́тка ѝ. И си оти́де чове́кот. Ету же́ните ко́лку мо́жат да чу́ват скри́шни рабо́ти* [V,PM(31)]; **сја́а чу́ве ко́-шта** (= се носи внимателно кон проблемите) ~ *гле́де дӑ-не́ зӑга́зе не́што* (да не настрада), *дӑ-не́-гре́ше* [ПК,2(194)]; **зӑ-јурне́к** (за образец) **-ли ќо-чу́виш** (= се кажува на оној што претерано се грижи и чува нешто) [ПК,2(165)]; сп. поговорки: **Чуви се! Биганува мајка бело носе, а Стујанува сѐ црно** (= постапките треба да ни бидат одмерени и внимателни) [ТГев(247)]; **здраве не са купуве!** (= има работи што немаат цена, што за никакви пари не може да се купат, како што е здравјето, затоа *трабуве да са чуве)* [ТГев(247)]; благослови: на *Бӑдни вечар* домаќинот благословува: ***"Ка е арну Господ нека даде! Сус здраве Бужиќ да прачекме, сус здраве да гу испратме, сус здраве и Нова гудина да прачекме; Госпуд здраве и кӑсмет да даде, уд лошо да на чуве. Дубре са субраме, што субраме да кирдосме. Здра ми си!"*** [ТГев(83)]; – од истата регија уште еден благослов: ~ ***"Да на чуве (Госпуд) уд лоши работи. Да на живеје и уд гудина ду воја ден. Сус радуст па да гу прачекме!"*** [ТГев(305)].

**чува́л** m 'голема торба, вреќа' ~ *сл'а́ва, нара́н'ува ги, напӑл'н'а ги в чува́л, парите. Напӑл'н'а ги в чувал и отива на ти́клата: "Ач авра́м, капа́ авра́м"* [ВДр,Кал(334)]; ~ *С'а́ чо́ ќе напрај? И отјува но́а чув'а́к, отјува, напӑл'н'а чере́ците, зима ги ӑв адӑн чувал, и го зима попа, и го закопава. С'а́, тес харами́ето са научи́ли* [ВДр,Кал(335)].

**чув-де́н** m, bot. ~ *та́-ј ди́ва ки́тка, по́лска ки́тка. Иска́руве а́дна гла́вичка, цӑфте бе́ло, и́ма мӑле́чки листи́чка. На́ј-га-и́ма уф-го́рта,*

*дéцта га-искóпуват, сја·-нóсат дóма* [ПК,2(132)] – во контекстот се забележува степенување на глаголот **има** со честичката за суперлатив 'нај': *нáј-га-íма уф-гó·рта;* во Дојранско запишавме: **чи́ф-дéн** 'цвеќе што цути во рана пролет, вид качунка, има бел цвет' [ПДој(123)].

**чувéк** m 1. 'машко суштество од родот на homo sapiens' ~ *дéтто трăгнá нă-гурбéт. Ут-дéн нă-дéн мóмта се-усéште. Слугíните вíкат: "Цáрскăта мóма тéшка". Ут-чувéк нă-чувéк нă-бăштá-ј се-чу́. "Аку-ј тéшка, вíке цáрут, ки-а-зăкóл'ум"* [ВК(282)]; ~ *нă-Вăрвáра áк-тă пулéзе дóма* (ако ти дојде) *нéкуј áрин чувéк, шо íма áрин пóлис, цéла гудúна ќи-ти-вăрве лéсно рăбóтта и нă-тéбе и уф-кăшти* [ПК,2(87)]; ~ *Човéците спíјаха. Тóјнака фатú кубúлите ги разменú, ги вăрзá íнак, и на човéците му разменú калпáците: твóјут калпáк турú на мóја глáва, мóјут калпáк турú на дру́га глáва* [V,PM,123]; и: **ч'ул'áк** ~ *и фнéтре фаф-пештерéта, тáм му-б'éше кăштата, штото бéш'е од-адúн кáм'ан излопáн фрéт кăштата, и бé пригиздéна фнéтре сăс-с'áкакви примигíа* (sic!), *штóто не-мóж'а ч'ул'áк да-отберé направáта-хи* [ВДр,ГБ(328)]; ~ *и сéтне момáта са-огодú за-едúн дру́к от-сéлото и са-ожéни и породú до трú сúна, штóто сегá ч'ол'áк кату тјáх нéма на-јунáсту, штó са-вр'áдни да-дúгат ду-пéтстóтин окú* [ВДр,ГБ(329)]; 2. изр.: **не устанал чувек гаjри** (= се кажува за човек што е премногу "истрошен", што изгледа многу лошо) [ТГев(248)].

**чувéче** n, dem. 'зеница' ~ *тó-ј уф óкто нăпрéј, шó-глидáчо, нă-стред- уф-óкто, уф-цăрнкăта-ј* [ПК,2(132)].

**чувéчки*** adj 'нешто што се однесува на човек' ~ *ка-си-лафéле такá мéчкта, лисúцта и зáјцут, на-мéчкта му-примирсáлу нéшту на-чувéчку мéсу. Та· а-испалáла вудинúцта и најдéла-и пугулéмте брáтќја и и-изидéла* [ВМ,Тр(319)]; ~ *сă вăрнá па óн да и калнá на нúх, и ричé: Нé знáите шо ду́ша нóсити вúи, óти Човéшнуо Сúн нé дујдé да загу́би чувéцки ду́ши, туку́ да уткúни* (спаси) [MV,K(329)]; ~ *трáгуве шо сă, ут шó сáке нéка-ј дúра сă-вúке: чувéчка дúра, гувéцка дúра или уд зáјц дúра* [ПДој,Ник(131)]; и: **човéцкиј** ~ *лáмјата са чинú кату жéна и нá нéгу му вéли: "еј, човéцкиј сúн, сáм ли јáдиш?" И тóјнака га вéли: "нé ти знáм оти си глáдна! Ела да јáдиш!"* [V,PM, 144].

**чу̃вăне** n 'кога на нешто се внимава, се пази' ~ *сéко· мáндра* (= ограден простор во Езерото) *íма* 2-3 *лувúшча, тú· сă кулúби, слу́жăт зă-сéдăне и зă-чу̃вăне ут-пúл'ците. Кулúбăта íма сóј, сóј ги–вúкăме тú· шо сă дăбуви кóлуве, сă-зăбóјăт уф-зéмăта пуд вó·та и пóсле ки сă-нăрéдăт кути кăшча* [ПДој(127)].

**чу̃дба** f 1.' нешто несекојдневно необично' ~ *да кáк испаднáле óни, ету му дунсóа идéн човéк глу́х, шо гу фáкиа уф нáдвур. И на тóа чáс испаднá лошутúата уф нéгу, си збуру́ва глу́хут; и сă чудú сăто инсáн, ем вел'áле: Ду́ри сéја не а видóми таквá чу́дба* [MV,K(266)] – во контекстот се забележува нерегуларна, проширена употреба на предлогот **уф** наместо 'од' ~ *на тóа чáс испаднá лошутúата уф нéгу;* ~ *уфчéра вéчăр уф-нáска шó óро, шо пéсни, шо чу́дба бúше;* ~ *на то̄а врéми, уто̄идé на гро̄бо̄т; и*

*са̨ навиде́ да г̄ледá, си биг̄á, да са̨ чу́диши за вá чу́дба* [MV,K(252)]; ~ *му риче́ Исус: Ни́то он имáл гре́х, ни́то тáткото, ни́то мáјка му; туку́ да си чи́ни били́ чу́дба Господи́нова на не́го* [MV,K(...)]; ~ *ду́ри се́га не́ трибу́аши да си леку́ва ут ва вăрзвáнито на де́нот уф су́бута? Кá и ве́лиши ви́а лáфови о́н, сă пустрами́ле си́ти шо би́ле тáмо су не́го; и сăто инсáн сă радувáле за си́ти ви́а чу́дби* [MV,K(278)] – во југоисточните говори големата носовка по правило се рефлектирала во **ă** во присутниот исклучок **субута** се работи за црквенословенизам; 2. 'голема непријатност' ~ *шо́-ј тóо путрисилăк* (измачување) *ут-те́бе, шо́-ј тáа чу́дба* [ПК,2(93)]; ~ *ка̨кво́ сăнса̨ле́-ј* (род, потекло) *тóо, каквá чу́дба сă-пугуди́, кóј знáа* [ПК,2(109)]; ~ *кá о-зăпăли́а Кăли́нуво áс тáм би́х. Вујчи́на и́мум уф-Кăли́нуво. Тугáј станá тáа чу́дба. И нáште те́пат и Ту́рцте те́пат. Адно вре́ме Ту́рцте пóсустрăши́а. Се́тнăн зăпăли́а не́ко̨лку ду́ши тáм, уф-Кăли́нуво... сáмо де́ца шо-јзгуре́е уф-кăштте* [ВКук,Мал(289)]; 3. 'штета' ~ *вáадăн чу́дба нăпрăви́х, зăгуби́х пáрте вăринáјќин-се ут-пăзáро* [ПК,2(132)].

**чудбина** f — в. **чу̑дба** 1. (= нешто несекојдневно) ~ *полјто и планијнте така сă рăсфăрлени спроти Постол шо гу прават ногу тифиричлија и лично* (убаво) *место. От Постол чувек гу пулја сăто поле су зилинилото му, су сăта му села и курији изредени кату бели и цăрни бамки уф стредин на чудбина гулемата зилена рамнина су блатто* [МЕ,Р(71)].

**чу̑де (сă)*** impf 1. 'се грижи' ~ *муви́ка: "Хá, гáзда, шо́ си-чу́диш?" "Кá не́шту дă ми-јáдă. Јá сăм пручуе́н нă-це́л све́т. Кóа ќи-чу́јăт же́нта ми-бигáла, кăд óдăм јáс. Знáчи не́мăм ни́кăкво че́с"* [ВЕв, Кор(305)]; ~ *тогас дјадото му вели: "да питаш на слăнцето и за мојут казан, ча забравих дека гу имам зариин". От таму киниса и утиде крај морету; са чудиши, как да мини приз морету* [V,MP, 99] – во контекстот има уште еден пример за архаичната форма на гл. конструкција: *има (нема) + гл. придавка* во која придавката се сложува со предметот на кој се однесува: **гу имам зариин** (казанот) место 'гу имам зариино'; ~ *ама Кулу́ф не́маши ке́ф, зашто от не́гу погол'áм имáл покрáј не́гу. Фати́ха мóмите да му прáват шакă и да са учáл'ат на не́гу, áма тóј се́ кахăрли́а, сѐ са чу́диши* [V,MP, 10]; ~ *Кату гу ви́де женá му такá, гу пи́та и му ве́ли: "е́ј мăжу, што тóлку са чу́диш? Дали́ ти потăнаа курáбите или пари не́маш?" Сáнким тјáнака ти́а лакăрди́и ги ве́лиши на не́гу кату на шакá* [V,PM(30)]; 2. 'мисли, размислува' ~ *идно́ врăм'а̨ сă-бăли три́ брáта сирумáси, н'ă сă им'áли рáбута, сă-ч'у́д'а̨ха ш'о́ да-прáјат. Иди́н д'е́н' трăгнуват тру́ицата да-пóјат на-рáбута* [ВБог,Вис(340)]; ~ *што изникнало секакво цвете] бело, црвено, жлăто, зилено] чудат са умат кого да пушчат] кого да пушчат, да гу заграде] Ристо да ода, да гу заграде] Марија да гу навада су чисто сребро] су чисто сребро, су десна рăка* [ТГев(164-165)]; ~ *жена́та как гу ви́де јунáкот, фати́ да гу ви́ка: "скóру тăрчи, брáтку, да ми оте́мниш от тáс дошмáнка зми́а!" Кату чу́ такá јунáкот, кату́ арслáн хри́пна на врăх зми́ата.*

*Тогáс онáја женá от рáдос са чу̍диши, што да чи́ни* [V,MP,23]; ~ *сă-чу̍де кáк дạ гу убúе, дạ му а зéме дујнá-ѓузилúјкạта. Фáшкăт дạ игрáат на тáбла. Тáткуто ричéл: "Кóј ќи-пáдне, ќи-му-ј искáрме óчте"* [И,Гг(114)]; 3. 'се двоуми, односно се труди да одгонетне нешто' ~ *и са случи, пашáта са разбол'á и умрјá. Пóсле са чу̍деа, кóго да кладáт пашá* [V,MP,27]; ~ *áрно си-тăргнáл ус-тáа жéна, нă-крáј ќи-тă-извáде, ќи-сă-чу̍диш шó тé-ј нăјдéло* (иронично: ќе стигнете до никаков крај) [ПК,2(178]; ~ *урáчут сă-чудúл – чудúл и си-рéкăл нă-у̍мут: "Aј дă-вúдме и вó мурафéт нă-дéуту" и зăурáл тăкá, кá му-кăжáл стáрицут* [ВВ од(309)]; ~ *нóго чăпкăн мóма бúше тáа, áма сјáа мáлта ѝ сă-чу̍де* [ПК,2(132)]; ~ *и сă-чу̍дăт: "кóј дă-сă-пу̍шче у-ду̍пкăта?" Е-áј сă-лăфúле дă-сă-пу̍шче тó гулéмиут. "Аку дóе рéт дă-úма дóлу нéшчу – рéкăл гулéмиут – јáс ќă-ă-зăтрéсăм фăртóмăта"* [ВВод,Крон(311)]; ~ *и тугá девóјката стáна да си úде на-сéлуту и са-ч'у̍деше дáл да зéме н'áшту, и си рéче: "Сегá нéка са-кóртолúсам* (спасам) *и сéтне пáк шта-са-вăрна"* [ВДр,ГБ(329)]; 4. 'внимава' ~ *кадроту му гу дади на мăжо ѝ, му рече: "кој час ке да загуби кадроту, тога ке да загуби и неа". И тојнака са чудаши многу да гу не загуби кадроту* [V,MP,10]; ~ *вéл'ат на нéгу: Истúна Гóсподи мóжиш. Тóга му фáти óчите на нúх ем рéкạл: Катý кáк си верувáхти, нéка сă чи́ни на вáс. И сạ упулúле на тáа час. И пувел'á на úх Исус, ем ричé: Чудáјтисте нéкој да нé пикáса* (забележи) [M,VK(266)]; 5.'му се чини нешто необично и со особен интерес го следи' ~ *на т̄óа врéми, ст̄анá Пéт̄ро, ут̄идé на ḡрóбот̄; и сạ навидé да ḡледá си биḡá, да сạ чу̍диш за вá чу̍дба* [MV,K(252)]; 6. – **(са)** 'се восхитува (на нешто)' ~ *áдна снáга шó úма, дă-сă-чу̍диш* (на убавината) [ПК,2(104)]; ~ *излезé от жрјáпчето, гу вăрзá и отúде нá цáрјут, му са поклонú и му дадé перóто дáр. Цáрјут, кáк гу вúде перóто, са чу̍деше на гиздавúната* [V,MP,121]; односно 'кога човек е изненаден' ~ *и приказу̍ваха на сúчки тáа прикáжна, и са чу̍деха каквó чу̍до са и чинúло* [V,MP,145]; ~ *о-пúтум чувéко, нé знáа нúшто, збúре мúшки* (ги собира рамениците, изненаден е), *сă-чу̍де* [ПК,2(164)].

**чу̍ден*** adj 1. 'загрижен, замислен' ~ *тогáс женá му му вéли: "вáрај, мăжу, товá сóн лóшу е – еднó дéте úмами, мóжи и товá да ни у̍мри". И така женáта му влезé на мнóгу гајл'á и останáла чу̍дна* [V,PM(30)]; ~ *динеска јазе, кога станах рано, излезох по дворут мој да си шетам, и от пред меника паднаха две-три карагроша, и затова многу чуден останах"* [V,PM,38]; ~ *пак рибите му вел'ат: "ти, баштју, ако ходиш на дома ти, молими на жена ти да не кажиш, што си видел!" Тогај стана чобанино, собрал офците, отишел на дома му много ч'уден и ж'ален* [V,PM,169]; 2. 'необичен' ~ *најстина пăтникут шо има пуминато по тува и белки застанато, да гу распулја чуднјут извур, така ич нечикано му испаѓа прид, се наоѓа прид иден "паметник" шо му-ј пуварцјна мислите на по-вичка ут 2200 гудини*[ME,P(68)]; ~ *му вéлиш нá мăжó ѝ: "úди, мăжо, да ми докáраш нéкоја рúба, да чúнам еднá чóрба, да јáм!". И тóјнака землá мрéжата, отúде нá éзера, ловјáл, ловјáл вездéн, не можá да фáти дру̍га, сáмо еднá*

*чу́дна ри́ба со́с вла́кна, со́с перу́шки* [V,PM,143]; – сп. обичај, односно верување: овошката што не раѓа треба да се *пустраме,* имено на празникот *Велика Сӑбута* треба да се појде в црква и да се понесе едно јајце. Кога ќе си дојде дома јајцето треба да се врзе за една гранка од дрвото, ама така што никој да не виде. Утредента, в недела треба да се повикаат луѓе и да им се каже: *"Чудин асилат – чудин род!"* Овошката ќе се посрамоти и идната година ќе роди [ТГев(350)].

**чудновáт** adj 'необичен, чуден' ~ *чудновáто нéшчо* [ПДој(130)].

**чу́до** n 1.'нешто необично' (во случајот: непријатност – в. **чу́дба)** ~ *и оши речта не доречи, падна вогин от небету и са запали чиницата. Кату виде така тојнака, заедноч му фтекна, ча неговут кӑсмет не чини. И кога отиде на дома, каза на жената му и на брата му чудото* [V,PM,86]; ~ *ха-тувáр'ạха двáта кóни мисúр и идúнајут кóн' гу-јáхна д'ӑ̀дуту и трӑгнáха да-си-пóјат. Нóс кóн', шу-јáхаш'и д'ӑ̀дуту, пáдна на-пӑ́нт'ут, пукнá кóн'ут. С'éтн'ạ вилú д'áдуту; "Какó чу́ду стáна тýс?"* [ВБог,Вис (340)]; ~ *и приказу́ваха на сúчки тáа прикáжна, и са чу́деха каквó чу́до са и чинúло* [V,MP,145]; 2. изр.: **за чудо** (= нешто силно изразено, големо) ~ *л'у гу виде лалавата жена и керка, фатиха да си радуват и да гу бацуват, за чуду цимбиш са чинише меѓу них* [V,MP,57]; ~ *ут-кá о-искупáме тит'у́но нóго путкăрá* (напредна, порасна), *сјáа дӑ-му-зӑвӑ̀рне áдно дóхче, чу́до ќе-ј (тит'уно)* [ПК,2 (190)];со исто значење: **чудом са чудеа** ~ *царјув син просрја рӑка да га фати и л'аставичка летна по небото. Тогас царјув син приказа на сички, за кој лав не е одревила три година, и сички чудом са чудеа* [V,MP,73] – во контекстот среќаваме нерегуларна употреба на предлогот **по** наместо 'кон': *и л'аставичка летна по небото.*

**чу́е*** pf 1.'слушне' ~ *И удéќи пу вóдата, ету сӑ чинú уф мóриту нóгу* (голем) *пóтрис, дури кáикут ќи си удáвиши уф далгáтити, па óн сти́иши. И утúдуа Учинíцити нéгуви, да гу разбудúле ем му вéлеа: Афéндо, да ни чу́иш, éту ки загúними* [MV,K(297)]; ~ *нӑ-сӑбáјле, áк нé си јáдӑн, áк чу́јш дӑ-пée штӑ̀ркăло, пиликáно, гугу́ткита или пӑ пу́пинцо, вúкме от-тé-ј прӑбúл. Ак тӑ-прӑбúи, тóо дéн рӑбóтта нéма дӑ-ти-вӑ̀рве* (нема да биде успешна) [ПК,2(89)]; ~ *дéтто трӑгнá нӑ-гурбéт. Ут-дéн нӑ-дéн мóмта се-усéиште. Слугúните вúкат: "Ца́рскӑта мóма тéшка". Ут-чувéк нӑ-чувéк нӑ-бӑшта́-ј се-чу́. "Аку-ј тéшка, вúке цáрут, ки-а-зӑкóл'ум"* [ВКук(282)]; ~ *цáрут вúке: "Кáк? Мóјта мóма вóнка нé излéзе и твá да–стáне!" И вúкӑт двá цинл'áта, кӑчу́ва-га уф-пӑјтóнут, дӑ-га-уткáрат тáму, дéк нé пéӑт пéтли; úмто дӑ-нé-ј чу́ӑт* [ВКук(280)]; – на *Бӑдни вечар* ако некое дете плаче ќе му речат: *"Ама ја гу дедо Божиќ пузад врата! Ако та чује, ки саnал'уте, па утре не ти донесуве ништо"* или *"Ја го дедо Бужиќ иде сус криво магаренце; ки ти дунесе: бобо, дулама, папуци, фес сус пискул'. Ако не молчиш, ка ки чује оти плаќиш, ки са нал'уте и не ти дунесуве ништо"* [ТГев(84)]; ~ *"... áрно áма, тáа излӑжá-ме, зимá-ми чéикӑта, ударú-ми адúн*

*шамáр, éс бéх мнóго бугáт, станáх сигá сирумáх". Кăжá му мóмта: "Тăквá прúкăска нé-бих чýл"* [ВКук(284)] – во контекстот среќаваме уште еден пример за нарушена конгруенција: субјектот во ж. – *мóмта*, а предикатот (л-фор.) во м. род – *нé-бих чýл;* 2. 'разбере' ~ *знáм, áк сă-чуă, ќó* (< ќе го) *изгóрăт. Вúкум: "Вýјко, ду-нáите дă-пýштиш áјн* (еден) *чувéк д-óде ду-тáмо, дă-ми-зéме рýби нă-мéне и сéстрă-ми и жéнта дă-дóăт ду тýкă". Знáчи лáгум* (сакам, планирам нешто) *дă-чúнум збóгум* [ПДој,Пат(173)]; ~ *áк нé кáже шо ќи-чýу, óн бóлин ќé-ј. Нă-нéго кукóшка му-рúе* [ПК,2(170)]; изр. – пожелување: **чýл-те Гóспо** (= молба кон Бога да ја слушне желбата) ~ *кáм- дé-ј* (добро би било) *куш̄ кá вúкиш, чýл-т̄е Гóсп̄о* [ПК,2 (211)].

**чуж(з)ди*** adj 1.'она што не е свое, што е туѓо' – кога во селото има слава и панаѓур се чекаат гости и од други села, па спремајќи се ќе речат: *"Море да сме сами, који му гледе оти нешто нема, или нешто е кусо? Ама ки дојдат чужди л'уѓе па уд них срамота. Ки на пракажуват дудек ќи са живи!"* [ТГев(217)]; ~ *тú па úч нé мéсиш нă-мáјк-ти, чúниш чýзда-си* [ПК,2(120)]; ~ *кýлк áјн нóкут чýзди шéј* (работа, ствар) *нéјкум* [ПК,2(132)]; сп. дел од свадбениот обичај: – кога роднините на младоженецот ќе појдат невестата да ја канат *за уф чужда кука* (куќата на семејството каде што ќе се мажи), двајца *побратими* на младоженецот, едниот со *паурче* со ракија, другиот со *карта* со вино ќе појдат *од кука до кука да калесуват,* или барем кај оние *на кого му сос тоја човек врве лакардија* (т.е. со кого домаќинот има добри односи) [ТГев(165)]; – на младата невеста, до година дена не ѝ замераат ("ѝ гледаат низ прсти") ~ *"Нека ѝ е прустено! Уд чужда е кука! Не е пураснана уф нас, па да знаје пу ќејфут да ни чине"* [ТГев(165)]; ~ *"Кустадине, мили сино! Мајка ка ки те забраве! Кого мајка ки прачеке, ки прачеке, ки дучеке? Кустадине, мили сино! Оти ми са нал'ути сино, си устави мајка и татко, да си јодиш уф чужди свет"* [ТГев(263)]; ~ *пак кадúата му вéли: "а брé тúнака не си кадăр сам сéбе си да хрáниш, áми как ке да хрáниш таквá éднá жéна беóфка?" Тогáс Кулýф казá еднá лажá: еј море кадúа, немој ми глéдаш мéни тинака такá, зашто сам тýка на чýзда земја* [V,PM,(12)]; 2. изр.: **шó (зăшó) брýшиш** (чука, соборува, бере) **чýзди крýши?** (= зошто се мешаш во туѓи работи?); со блиско значење: **нă-чýзди óгин нúм дýј** (= туѓата непријатност не ја засилувај) [ПК,2(186)]; **чýзда вóшка го-ј пулăзáло** (= се збогатил со туѓа помош); ~ *сáм дă-нап̄рáве ш̄óлкува кăш̄т̄а нé-м-сă-вирýве, чýзда вóшка г̄о-ј-п̄улăзáло* [ПК,2(211)].

**чуз** adj 'туѓ' – в. **чужди** ~ *да кáк ки извáди вúи óфци, óди óн пáнапри; и óфците óдат пу нéго, óти мугу знáјат глáсут. Илим на чýз нé óдат пу нéгу, тукý бéгат ут нéгу, óти не гу знáјат на чýздуто глас* [MV,K(318)].

**чуздивéрин*** adj 'тој на кого христијанската вера му е туѓа' ~ *на вúа и пуштú Исус, ем му кажá на нúх, и вéли: На чуздивéрни на пăтут ним си удéјте, и на грáт Самарúна ним да флéзите; тукý удéјтисте пóвики на загубéните óфци уф кýки Израúлцки* [MV,K(296)].

**чуздина** f 'надвор од татковината, туѓина' ~ *áма тóј, л'у излезé от кọн'ут, заеднóч земá дисáкот и тефтéрите, му дадé хесáпјут на господáро му, кату кáк требу́ваши. Тогáс господáрот му велú на јунá-кот: "да ти пúтам јунáче, сегá три годúна на чуздúна как си поминá?"* [V,PM(23)] – од контекстот излегува дека во југоисточните говори глаголот **излезе** се јавува со значење: 'се симна' ~ *áма тóј, л'у излезé от кọн'ут, заеднóч земá дисáкот*; ~ *ричé Гóспот вáа прикáзна: Идéн човéк си клáл ниéт* (решил) *да си óди уф чуздúна, а викá на измиќáрите, и му а дадé на нúх имáнито му* [MV,K(270)]; ~ *садú лóза, и заградú окулу на нéго, и а купá на нéго úзба, и а правú кýла, и му дадé на јарạџúити, и си утúде пá пу чуздúна* [MV,K(269)]; ~ *óна сé-ј дертлúа* (има хронична болест), *дéк мóже д-óде пу-чуздúна* [ПК,2(38)] – во двата последни контексти наместо очекуваната употреба на предлогот **на** среќаваме 'пу': **утúде пá пу чуздúна**... **д-óде пу-чуздúна**; ~ *жената му, кату чу така, фати, гу пригăрна, и така и момчету познал татка му оно час. Ошти едноч не остави маж и да иди на чуздина да работи* [V,PM(88)]; ~ *јазика ти милувам, и затова ти вел'ам да идиш аф селото ти на братовата ти кăшта. Онна, как ки ти видат сега, ча от чуздина идиш, млогу богати ке да ти дават момите му* [V,PM(85)].

**чу́к–чу́к** interj 'звук од удар' ~ *á-бре, á-бре, стигнáх ду Гóлăк, ду-Чăнăклúă. Тóă бúше кути-вýјко нéшто, уд-дéкă мáјка. Нă-врáтта: чу́к-чу́к, кóлко шо фăтúх зă-кл'учáркăта тóă гóтув бúл. "Ти ли си Ил'о?" "Ас-сýм". "Е кáк е тá-рăбóта?" Вúкум: "Тăкá и-тăкá, тóă другáро, вúкум, о-изгубúх"* [ПДој,Пат(173)].

**чу́ка**[1] f 'мал рид, могила' [СКук(340)]; ~ *е-е, тáмка нạ-чу́кта-ј нáшто лóзе* [ПК,2(132)] – се употребува покрај **ту́мба**.

**чу́ка***[2] impf 1. 'удира со рака или со некој предмет врз нешто' ~ *и вúка: "Еј, Тóмо, Тóмо... Тóмо бé! Ај-бé, éл, крáвăта ми е бóлна нéшто, сá дă-вúдиш". Дă-гу-извлéчăт, сéга дă-дóјде, óти тóј пýшка úма... чу́кăт нă-пóртăта нé утвáра* [ВЕв(299)]; ~ кога одат на рибарење, едниот рибар весла, а другиот *влагу́ве* (= ја поставува мрежата); за да се плашат рибите *нă курáбо чу́кăме сус испóл* (некаков сад), *сус нéго и сă цăрпе вóта ут курáбо*, рибите ги плашат уште и со *купúше* (весло) [ПДој(128)]; ~ *гóстето ќе-вечéрạт, вúно ќе-пúјạт, ќе-úгрạт, ќе-лудýвạт – óро úгрạт. Цéла нóќ тăпанут ќе-чу́ка, до-понедéлникут на-ручóк* [ВЕв(301)]; ~ *три јуврјаи земаха по една тојага, ч'укат на гробот, ја детето му вели на јувреиту: "зашто синјори, така го бииши тузи христианско гроб?" Ја те му вел'ат: "го биими, зашто тос христианин борчлиа ни беше"* [V,PM(173)]; 2. 'крши' ~ *от вăнк кăштата имало едно теле, отиде гу фати телинту, гу враза нетри на врекиту, и тојнака зема мăра л'ашки и едно чокче, са искрил и чукаши л'ашки* [V,PM,104]; 3. 'сече' ~ *крýшата, кату крýша, кáк да врéви, и óн, кату барлúв што бéши, фатú сóс балтúата да чу́ка на крýшата, да га осјáчи* [V,PM,125]; 4. 'со чукање дроби нешто, прави да биде ситно' ~ *уф-дăрвăна пăнúца, уф-н'áа чу́кме лу́к зă-тăртóр* (чорбесто јадење со

лук, киселина и евентуално кисело млеко) [ПК,2(69)]; ~ *издӑ̆лбино дӑ̆рво шо чу́кме уф-не́го ури́с, пипе́р, шо́ са́киш. Дибе́ко мо́ш дӑ-би́де и ут-ѕиле́зо* [ПК,2(38)]; 5. 'пере со чукање со пиралка' — една недела пред празникот (панаѓурот), на кола ќе натоварат јоргани, душеци, перници и черги и сето тоа ќе го однесат на Вардар и ќе *ги чукат и низ вода пуминуват* [ТГев(218)]; 6. 'се **чука** млеко со *чурило* во бутимот (дрвен сад), за да се одзели маслото од матеницата' ~ *бу́тимо-ј нӑпра́вӑн уд-дӑ̆ски, изрӑбо́тӑн, по́сле сӑ-туру́вӑ уф-не́го мле́куто и сӑ-чу́кӑ ус чури́ло, сӑви́кӑ тӑка́ дӑ̆рвуто шо́ сӑ-чу́ка* [ПДој(156)]; 7. 'ги чукаат класјето од пченка за да се одделат зрната' ~ *ус-ко́пӑјне ќа:-чу́кӑт чини́чкӑта* (пченка) [И,Гг(119)]; 8. 'бере плодови со чукање (удирање) по гранките' ~ *и-пукӑну́ва сӑ̆те за́јѕи. Му-ве́ле лиси́ѕӑта: "Е, нӑ-фил'а́н ме́сто и́ма инӑ-кру́ша. Ќи-до́јте ќ-ӑ -чу́кӑме". Сӑ-субе́рвӑт сӑ̆те за́јѕи, гре́дӑт. Му-ве́ле: "Ја́с ќи-сӑ-ка́чӑм го́ре ќ-ӑ-чу́кӑм"* [ДК,Лип(118)]; – уште еден случај на употреба гл. **греде** што претставува архаизам, отсутен од стандардот не само на македонскиот туку и од другите јужнословенски јазици; в. во словенечкиот; ~ *чу́ке, субо́руве уд-дӑ̆рвуто јабу́лки, кру́ши, сли́ви: висо́ко-ј, зе́ми а́јн пӑ̆рт, избру́ши-ј ти́а нӑ-висо́кто* [ПК,2(25)]; 9. 'чука, ѕвони камбана' ~ *јутад идат три пӑтника] си ји тите млади Стујан:] "Море добри три пӑтника] што јидите јуд то село] ки ве питум ем распитум] сакум право да ми речте] Зашто чукат камбаните] камбаните црковшни?"* [ТГев(201)]; **ки-чу́киш бӑрӑба́но** (= ќе дадеш јавно соопштение, што ќе го кажува селскиот (односно градскиот) тапанџија со чукање на барабанот; се разбира дека станува збор за едно одминато време, некаде до средината на 20-от век) ~ *"Сто́кӑта Бо́к гӑ дӑде́, Бо́к гӑ-зе́ а́мӑ са: нӑ-ти́ӑ сјурма́сте шо ѕа́п к-им-да́дум?" – "Ле́сна рӑбо́та-ј та́а та́те, рӑче́л. Утре-ј уф-Стру́мица пӑза́р. Ки-мӑ-но́сиш ти нӑ-пӑза́ро, ки-чу́киш бӑрабано"* [ПДој(144)]; ~ *о-но́сӑт де́тто, о-кӑжу́вӑт. "Ја́, рӑче́л, то́-ј де́тто". "До́бро, рӑче́л, у́тре. Ва: ве́чӑр сум ту́ка, не́ изле́вум ни́кӑде. Ки-чу́киш бӑрӑба́но, уф-ба́ните дӑ не сме́е ни́куј дӑ-фле́зе, усве́н ѕа́ро"* [ПДој(148)]; **типаниту чукаха** (се слушаат звуци од тапани) ~ *кату приближи на касабата, чуј типани, сфирки кату на сфатбата, ама типаниту чукаха кату наж'ал'ани* [V,PM,163] – во *типани* големата носовка е нерегуларно заменета со **и** ; 10. изр.: **но́го (не́) му-чу́кат** (= за своите постапки многу не размислува) ~ *да́л' мо́же ил' нӑмо́же, о́н ќи-с-зе́ме, но́го не́ му-чу́кат* [ПК,2(183)]; **у-ава́н во́да чу́ке** (= се занимава со споредни работи) ~ *рӑбо́т̄е, ама уд-рӑбо́т̄т̄а не́ма п̄ича́лба* [ПК,2(203)].

**чукало** n 'специјално направено дрвце со кое *са чуке* на тапанот' – свадбата завршува прикжечер кога во дворот на младоженецот се игра *шарено оро* (во него играат мешано машки и женски) на крај свекорот што игра напред го внесува орото дома и тоа е знак дека свадбата завршува, свирките престануваат а тапанарот го фрла во висина *чукалото* зборувајќи: *"Ваја гудина винчајне – ду гудина кришејне"*. И ако *чукалото* падне *бутурник* (т.е.

исправено) значи дека новороденчето ќе биде машко, ако пак падне *калăп* (т.е. хоризонтално) ќе биде женско – суеверие [ТГев(189)] – во контекстот среќаваме присуство на гл. именка од перфективен глагол: *винчајне, критејне* што не е познато во литературниот израз, но е раширено во јужните, егејски говори. Во споменативе говори исто така констатиравме, како што е нагласено, присуство на перфективен презент; возможно дека и двете појави се во некаква корелација.

**чука́рка** f 'мала височинка, рид' – в. **чу́ка** [ПК,2(132)].

**чу́кин** adj 'ситно исецкан, здробен' ~ *чу́книнто* (повреден мускул) *де́к те́-ј, нăло́ж-сјо чу́кин круми́т и со́л'* [ПК,2(69)].

**чу́кне*** pf 1. – в. **чу́ка** 1. ~ *и тогá фати́ ги двéте мну́ки, ги зачукна́, и двéте мермéр ги чини́. Бáбата га земá, и нéја гá чукнá, га утепá. Тогáс му вéли на цáрјут: "тáја ти е женáта!"* [V,РМ,143]; 2. 'закове' ~ *дóбро áма, мăрувáјќи-гу, знáчи, сă-спуштúл дéфо уф-нéтре, до*-(< да го) *мéрăт тăмáн. Ка́ му-чу́кне дистíна кирфíј узгóре и дéфо нéтре фáтен* [ПДој,Ник(160)] – во контекстот има уште еден случај со употреба на перфективен презент: **ка́ му-чу́кне** (наместо: 'чукнува'); 3. 'тропне' ~ *ус-ку́чăто сáмо сиживăјáл и ус-пáтките сă-рăнíл. Едно врéме мишíцăта нăмирисáла, дујдéла и чукнáла нă-врáтта. "Шо у́бuво мирíсе", рăчéла* [ПДој(154)]; ~ *шатáјќи дујдéл на-нéко: прис-тáнишче, испаднáл уф-нéко: сéло. Бíло дóцкăна и тó: тăргóвăцо видéл дéка сватé: уф-нéко: кăича свитíло, фл'ăзéл уф-двóро и чук-нáл на-врáтта* [ВД(277)]; сп. суеверие: – ако некој од соседите ја забележил бабицата кога доаѓа кај породилката тогаш од него ќе се побара и ќе се земе некоја работа со која породилката ќе ја *чукнат* три пати со верување дека пороѓајот ќе се одвива успешно [ТГев(105)]; 4. изр.: **сја́а чу́ке гла́фта** (= притиснат е од проблеми што тешко се решаваат) [ПК,2(194)]; **ќи чу́кне са́ту** (= ќе настапи закажаното, одредено време) ~ *е, му рéкла тá бáбăта, кóа ќи-дóјде двăнáјсет сáту, му-вéле, тú óдма д-излéјш кóа ќи-чу́кне сáту* [ДК,Палј(121)]; **да-чу́книш ќи-кини́се** – (= ќе тргне, се кажува за богата куќа, убаво подредена со многу намештај и сл.) [ПК,2(161)];

**чукна́ тӑпӑно** изр. (= кога некој ќе раскаже на повеќе луѓе она што требало да биде тајна – фразата произлегува од аргументот дека во минатото со чукање на барабан се соопштувале новости) [ПК,2(150)]; како продолжение (и потврда) на претходното: **не́ чукна́а тӑпӑнто** (= не е толку итно, *шó сă-вáркиш* (се брзаш) *тóлко, нé чукнáа тăпăнто, íма врéме óите)* [ПК,2(182)]; **чукна́ зо́ро** (= рано наутро, кога ќе се зазори) [ПК,2(150)].

**чу́книн** adj 1. 'удрен, повреден мускул' ~ *чу́книнто дéк тé-ј, нăлóж-сјо чу́кин крумúт и сóл'* [ПК,2(69)]; 2. fig. 'збудален, тој што имал мозочен удар' ~ *áј-го дéк сă-влéче кут-чу́книн* [ПК,2(18)].

**чукну́ва*** impf – в. **чукне** ~ *тогáс му велú на сиромáхо: "éту такá да чúниш и тúнака! Штó да сáкаш, да га чукну́ваш сóс прăчката и да вéлиш да ти искáрува нéшто, и пáк да га вéлиш: зáпри! И óна ке да си запíра"* [V,РМ(88)]; ~ *пóсле нéко: минýта му-вéле дéуто: "Оди, вéле,*

*зі́ми фăлџа́нто". И то: де́те о́де, па́ чукну́ве нă-вра́тта. Ца́ро, една ша̄ка́ пăри́ му-да́ве* [ПДој(145)].

**чукăлдăрвиц** m, zool. 'шарена птица со остар и јак клун со кој ја пробива кората од дрвјата барајќи црви' [ПК,2(132)].

**чукăн** adj 'штроен, кастриран' (за овен) – кастрирањето се врши со чукање на тестисите, оттаму и називот); сп. *ќусе́м* 'овен што ги води овците, *то:-ј чу́кăн, ќу́ске*' [ПДој(125)]; ~ *бра́ви – ти́: сă чу́кăни ко́чуве, не́ сă зă-при́плот* [ПДој(125)].

**чул** m 1. 'вреќа'; 2.'парче волнена материја што се става на грбот на коњот да го чува од студ' [ТГев (105)]; ~ *ус-чу́луве а-пукрі́вме сто́-кăта, дa-не́ измăрзне*; 3. 'парче од вреќа, широко околу 30 см., се користи за правење балиња кога се калапи тутунот' [ПК,2(132)]; 4. изр.: **а́рн'о: ко́јн и пуд ве́тко: чу́л сă-пузна́ве** (= лошата облека не може да го сокрие убавото тело) [ПДој(137)]; ~ *ка́ не́-ј у́буф ко́јно и а́рин чу́л да-му-кла́ји па́к н'о́о бу́ве* [ПК,2(152)].

**чула́к** adj 'сакат' ~ *то́-ј чуве́к шо́ мо́-ј рăкта сaка́та: а́ј-гу о́ш еј-жі́ф чула́кта Ко́л'о, уд-на́што-ј* [ПК,2 (132)].

**чулашник*** m 'парче, материјал' – изведенка од *чул* 'вреќа' ~ *сјакла една парча, тури и зготви. Извадила една парча, фăрлила на чулашникот. Дојде и тојнака, га пита: дали и јала. Тјанака рече: "јадох"* [V,MP, 62].

**ч'уле́шти** adj 'нешто што се однесува на човек – човечки' ~ *ни́кој ни са́ е пока́чил на небе́то, садă нова́ шту сле́зе ут небето, човеештија син, дето е на небе́то та кату́ Мојсе́а как поді́гна земе́та на пу́стина́та така́ тр'або́ва да́ са поді́гне и ч'уле́штија син* [ВДр,ТЕв(327)]; ~ *и фне́тре фаф-пештере́та, та́м му-б'е́ше кăшта́та, штото бе́ш'е од-адин ка́м'ан излопа́н, и бе́ пригизде́на фне́тре сăс-с'а́какви прилиги́а* (sic!), *штото не-мо́жа ч'ул'а́к да-отбе́ре направа́та-хи, о́ти ни-е-ч'уле́шта на́права* [ВДр,ГБ(328)].

**чум** adv 'зошто' ~ *оште сум мала малечка] на два-тринајсат гудинки] на можам думен да вртам] на можам чисто да зготвам] нити пак арно да ткајум.] Чунки си мала малечка] чум ти је тоја белилце] чум ти виѓилце на веѓи] чум ти герданче на гуша* [ТГев(37)]; ~ *"Ка́ са́киш дă-с бі́јме у ко́пи (копија) или дă сă-бо́рме?" – "А, ре́кăл, чум ме е у ко́пи!" "Ќи-гу-фа́тум, си-прăмі́сл'ăве, ќи-м гу-скі́нум вра́тут куту нa куко́шка"* [И,Гг(113)]; ~ *"Ти да ми направиш бела ми пугача;] тесто ти да месиш сус твојите слăзи".] Кога е чујала Димка, калеш* (пишува: 'колеш') *Димка] и тоги си веле на Митре терзијче:] "Еј Митре, Митре, ти чапкăн терзијче] прави как што знајиш, чум ти је пугача на слăнце* (пишува: 'слăнцу') *печена"* [ТГев(204)].

**чума** f 1.'некаква многу опака, заразна болест, која во минатото, според народното предание, можела и цело село да сотре'. Народот ја замислувал како баба облечена во партали која оди од село в село и во кого таа ќе погледне тој во моментот е мртов, *устрелин*; ~ *и они гу тегл'а́ха и гу зема́ха не́три аф гимі́ата. И л'у го ві́доха, сі́чки што́ бе́ха аф гимі́ата, си опла́шиха от не́гу, зашто не бе́ши чове́к кату ни́х, амі́ то́ј бе́ши еди́н ді́в кату жі́ва чу́ма* [V,MP, 24]; 2. ~ *чу́ма, та́-ј ло́ша тре́ва, испа́ѓе ду-са́м ко́рно нa-тит'у́но, нa-пипе́ро.*

*Гу-са̏ане ко́рно. Да́ве си́ни ки́ткички* [ПК,2(132)]; 3. изр.: **чума да та згоде!**, или: **чума да та удре, лек да не најдиш!** [ТГев(240)]; **чума да та смете!; чума да та земе!** [ТГев(319)] – тоа се тешки клетви што жените ги упатуваат кон оние што им нанеле зло [ТГев(240)].

**чуме́н** m, bot. Hordeum 'јачмен' ~ *та́мо имáло две́ бра́тка. Они́а бра́тка има́ли две ко́ни, ко́ните ги назо́беха и, как кла́тјаха ко́ните гла́вите, му па́ждаше чуме́нут от то́рбите* [V,MP,116]; ~ *Бишка́ринот га фати би́шката, га вӑрза́ за ши́ата. Утринта́ бишка́ринот стана́, гле́да би́шката га не́ма. Тога́с бишка́ринот кини́са по ди́рата, да га те́ра би́шката, га најде́ та́мо при они́а две́те ко́ни, јадјаши чуме́н* [V,MP,116]; ~ *царјут го викна дјатенто, хем мо вели: "ету, ако можиш това жито на един ден да го уделиш, секој зарно по зарно, и куп пшеницата башка и чуменат башка можиш за господар твој да земиш мојта мома"* [V,PM,157].

**чумле́к** m ~ *то́-ј ја́дне, сӑ-пра́ве нӑ-фу́рна уф-гӑрне, ил' па уфдӑлбо́ко те́нџӑре. Сӑ-кла́ве: гла́ва (мо́же уд-о́фца, мо́ш уд-би́шка), се́тне и лу́кче и мӑгдӑно́с, се́тне сӑ-пукри́ве ус-кӑпа́к, а кӑпа́ко сӑзӑма́жуве ус-те́сто да-не́ испа́ѓе па́рта. У-фу̏рнӑта сто́о це́ла но́ш* [ПК,2(132)]; кај Саќов: 'пача од животински ситнеж' [СКук(340)].

**чумул'а́фка** и **чучул'ан** f 'перца собрани на купче на главата на птица' ~ *то́-пи́ле, зи́мта пе́е: чи́ј-сум-си́н, а ле́тто: чи́ј-сум зе́т. Ма̏шкуто и́ма чумул'а́фка на-гла́фта; та́а чумул'а́фка не́куј а-ви́кат чучул'а́н, ил' па куку́лче* [ПК,2(133)].

**чумули́га** f 1. 'летало, змај' ~ *де́цта пра́ват чумули́га, то́о не́-ј фӑрту́на* (змај), *чумули́кта сӑ-пра́ве уд-ве́сници, о́на-ј по́дру́га ут-фӑрту́нта;* 2. 'џумка' ~ *ка́ сӑ-чукна́х уд-а́дно дӑрво гле́ј ко́лкува чумули́га ми-стӑна́;* сп. од истата регија и: **чумул'а́фка**.

**чу́м(н)ка** f 'преѓа навиткана на вретено' [СКук(340)].

**чум(н)ки**[1] 1. conj 'штом' (за услов) ~ *петли пејат на леса[ отвори врата да влеза[ запали финер бурина[ да не ти флеза ф-тимнина[ да не ти згазум детинце.[ Чумки си ашик за мене[ дил имиш мирак пу мене[ камо ти којна сус тебе?!* [ТГев(328)]; ~ *оште сум мала малечка] на два-тринајсат гудинки] на можам думен да вртам] на можам тенко да предам] на можам чисто да зготвам] нити пак арно да ткајум.] Чунки си мала малечка] чум ти је тоја белилце* [ТГев(37)]; 2. 'зашто, бидејќи' (причински) ~ *Али тоа што трчише не саке да застане, да ја земе. "Сега немум време, са варкум!" – и не гледе уф арамијата, него трче ли, трче. На арамијата му паднало криво и си рекал: "Ај, анасӑни! Така и така вија греуве не ми са прустуват, чунки не са един, не са два"* [ТГев(147)]; ~ *му вели на негу: "е, чунки си нал толку карагроши, сега требува да ми ги дадеш!". Он му вели: "што да ти дам владика! Јазе га расипах карагрошите, л'у да ти дам един ~ тавил"* [V,MP, 40]; ~ *ба́бата му ве́ли: "а бре́ си́нку, сега́, зашто́ си чини́л ца́рјув зе́т, три дни́ ме́ни ми забрави́!" Чу́нки бра́тите са умја́саха, и кучи́нтата са умја́саха и ко́ните* [V,MP, 144]; ~ *са́кӑл не́јќӑл, сѐ и ка́нӑл сил'а́јнте нӑ-го́сти, а и сил'а́јнте зӑ-а́тӑр – сѐ му-гриде́ле. И чо́ику сӑ-уте́пӑл па́ри дӑва́јне. Уд-гуле́ми*

*ӑрчо́ј, чу́нки ут-стра́ сӑ-бе́га – ут стра́м не́ сӑ-бе́га, до́шӑл ду-то́а дирцие́ – че́јли нӑ-муже́л дӑ-си-ку́пе* [ДК,Деб(153)].

**чу́мкин** adv 'божем, како да' ~ *а нӑ мо́мӑта чу́мкин и́ сӑ-зӑӑрӑса́ло прӑ-де́тто. С-јо· сӑка́ла о́шче уд-мӑле́чки. И та́м сӑ-зӑӑрӑса́ле по́вике* [ПДој(155)].

**чунки** part 'зарем' (прашално) ~ *"Марије, тенко, високо, немој ми врвиш низ двори] ним ми раздигај јадови, јадови моји дертови] чунки са малце мојите, а што да правум и сус твоји] дек да ги турам, кажи ми?!"* [ТГев(100)].

**чу́нкш** interj 'извик да застане магарето': од истата регија и: **чу́јт** [ПК, 2(132)]; [ПДој(126)].

**чу́па** f 1. ~ *ко́за биз руго́ве* [ПК,2 (133)]; 2. 'девојка' ~ *и о́на гу зӑл'уби́ла о́дма. Две́те би́ле а́рни. Сидну́ва чу́пӑта та́му се́га. Му-ве́ле нӑ-кра́лут: "Зӑшо́ мӑ-са́кӑш ти́: зӑ-же́на и́се зӑ-измиќа́рка?". Му-ве́ле: "Тӑ-са́кӑм, а́ма...", си-бе́ре ми́шките* [ДК,Ран(131)] – во контекстот се забележува присуството на сврзникот **исе** наместо 'или': *мӑ-са́кӑш ти́: зӑ-же́на и́се зӑ-измиќа́рка?*; ~ *и му-пу́шта нӑ-ца́рут ӑбе́р о́пи чу́пӑта у́мра* [ДК(106)]; ~ *ме́не ӑк-мӑ-зе́ва, ќи-му-ро́дам две́ де́ца: идно́ – чу́па су-ѕве́зда и су-мишчи́на нӑ-че́лто* [ДК,Лип(113)] – кајларскиот говор се јавува како преоден меѓу источните и централните егејски говори, оттаму и присуството на лексемата **чупа** којашто сепак главно се поврзува со леринскиот говор.

**чупкул'а́ф** adj 'со остар врв, шилест' ~ *ма́н-гу мӑр, ус-то́о чупкул'а́фјо но́с, чи́нш ќи-т-прӑбо́де* ('боцне'); сп. **чо́пка** [ПК,2(132)].

**чура́п** m 1.'плетен дел од облеката со кој се покрива ногата' ~ *ни́ја ќи-им да́дме ца́ло (сре́бӑрна па́ра), алтӑнче, зама́нска па́ра, и цвеќе и к'и́тк'ичка (кӑрӑмфи́л'че); вӑрза́ни сус цӑрве́н ко́ниц, сус-вӑра́к; бух-чӑлӑк: кушу́л'а, га́шти, ри́за, чивре́ (пӑче́та), чура́пе, вӑркузу́н* [ВГ,М (269)]; ~ *стана́ све́курут, гу-кладе́ ни́јнут ниша́јн прӑт та́тко, стана́ та́тко – на́шут гу-кладе́ прӑт-све́курут. Дунсе́а дупл'а́н (мамуди́а) и два стамбола* [ВГев,М(270)]; ~ *уф-се́чко ка́ фӑти́ а́дна пуле́дица дӑ-нӑ-мо́јш дӑ-нӑстӑпиш нӑ-зе́мта, нӑ-чура́пе о́даа л'у́јто* (луѓето) [ПК,2(92)]; во Ениџе-вардарско е забележана формата, со преглас, како во Кукушко: **че́реп** ~ *мо́мчето ќе-и-ку́пи ти́ја рабо́ти: чере́пи ќе-ку́пи, папу́ци, ќе-ку́пи покрива́ло – по-о́чите му-го-ту́рват на-неве́стата, да не́ се-гле́да* [ВЕв,Бар(300)] – во контекстот среќаваме проширена употреба на предлогот **по** наместо 'на': *по-о́чите му-го-ту́рват;* 2. изр.: **утвури́ла а́дна у́ста али́с чура́п** (= се кажува за жена што постојано и само таа зборува) [ПК,2(133)].

**чура́пна (и́гла)** f 'специјална игла за плетење чорапи' [ПК,2(51)]; постои и: **чура́пна пле́тка** (начин на плетење) ~ *та́-ј пра́ва пле́тка, пр. блу́·ста ме́-ј чура́пна пле́тка* [ПК,2 (133)].

**чурбул'а́ф** adj 'јадење во кое има повеќе софт'; сп. *чорба* – на *софрата*, ако јадењето е *чурбул'аво*, прво се ставаат лажици и леб; цел леб не се става, туку ќе се исече на онолку *филии* колку што има луѓе што ќе јадат [ТГев(288)].

**чурбӑци́а** m 'богат, заможен домаќин' ~ *сӑ-кӑчу́вӑт го́ре на кунаќут. Да гу-ди́гнӑт пирде́то виќе – па́ не кӑжу́ве, туку миѓу но́јзте на чурбаци́ата испа́ѓе прӑт ца́рут. Му-пра́ве адна́ тимина́ и му-кӑжу́ве*

[И,Гг(111)]; ~ *имáло едно врéме ạдúн чурбăџúа. Тóа чурбăџúата имáл ạдно дéте и аднá мóма. Имáл стóка нóго, ạрџúј (урáче на јарја – úсполица, нúви, зéмја)* [И,Гг(110)] – во југоисточните, долновардарските говори лексемата **мома** го покрива значењето 'женско дете, ќерка', додека на север, пак во источните, пр. во струмичкиот, **мома** значи 'девојка'.

**чуре́к** m 'слатка тестенина, вид слаткиш' [СКук(340)]; ~ *тáј пугáча, а-прáвạт прăд-Вилúдин, нạ-прóчка* (тогаш си простуваат луѓето еден на друг), *зạ-трúмурто* (тридневен пост). *Чурéко сă-нóсе нạ-армáсăнте. Сă-прáве уд-ýбуво чúсто брáшно, а уд-гóре-ј нóгу ýбуво нạшáрна утсáлто тéсто. Нạмáжна-ј ус-шạрлáн, а сéтне-ј нạсóл'на ус-шиќéр* [ПК,2(132)].

**чуре́ша вишна*** f, bot., Prunus cerasus 'овошно дрво со плодови слични на црешни, но накиселуваат' [ПК,2 (133)].

**чури́ло** n 1. 'дрвена направа, матало, погодна за разбивање на млекото во бутимот (дрвен сад), за да се оддели маслото од матеницата'; ~ *тóо-ј дăрвуто шо стóо уфбýтимо, ус-нéго сă-бúи мăтнúцта* [ПК,2(133)]; ~ *шо чýкăт мăтăнúца* [И,Гг(121)]; ~ *бýтимо-ј нăпрáвăн уд-дăски, изрăбóтăн, пóсле сăтурýвă уф-нéго млéкуто и сă-чýкă ус чурúло, сă-вúкă тăкá дăрвуто шó сă-чýка* [ПДој(156)]; 2. fig. 'неуредна девојка, жена' ~ *зăчéш-сă, нúм óди кут-чурúло; ~ пóтăргни-се, шó си зạстạнáл нạ-срéт удáа кут-чурúло* [ПК,2(133)].

**чуркти́се*** pf 'изгние, се расипа' ~ *јадéјте-ј тúạ јабýлки, зéр фạтúли дạ-чурктéсат* [ПК,2(133)].

**чурлин** m 1. 'име на вол што има прави рогови' (во Гевгелиско освен *чурлин* се среќаваат уште овие имиња на волови: *јајман* – тој што има рогови како на коза; *лигач* – вол што при орањето легнува; за вол што има господско однесување: *челеби, деспот, папас ефенди, оџа ефенди;* според бојата: *шарко, сивчо, црвенчо, арап* итн.); 2. 'име на птица' [ТГев(482)]; ~ *тó-пúле, зúмта пée: чúј-сум-сúн, а лéтто: чúј-сум зéт. Мăшкуто úма чумул'áфка нạ-глáфта; тáа чумул'áфка нéкуј а-вúкат чучул'áн, ил' па кукýлче.* Сп.: *уф-нáшта мáла úма пăрмóн* (прекар) **Чурли́нци** [ПК,2(133)].

**чуру́к*** adj 'нешто со лош квалитет, негодно за употреба' ~ *ех, нăýтрута пак гу-пýшта: дă-óдиш дă-ми-зéвăш уд-нáјдóлнуто мéсо. Вó óди купýва пá глáви и изúџи. "А-бá, кá ти-кăжáј, ричé, и вчéра глáви, изúџи, нáј-чурýкут мéсу дă-ми-зéвăш"* [ВЕв,Кор(304)]; ~ *сúте зăбе ми-сă-чурýк* (расипани); fig.: ~ *нóго чурýк свéт еј-тóо; сè кá úде свéто-ј пóчурýк* [ПК,2(133)].

**ч'ур'ундисе** pf 'се расипа, иструли' ~ *и Бог ја извади на една гора зелена на сухо, три година тамо без леп гладна, и дрехите и наврăх неа ч'ур'ундисаха* [V,MP, 167] – в. **чуру́к**, **чурктисе**.

**чучул** m, zool. ~ *то-ј кут врăпчан, нă-глафта има чумул'афка...*

**чучул'а́н** m, zool. 1. 'врабец со цуцка на главата' [ПДој,Фур(126)]; 2. 'перца собрани на купче на главата на птица' ~ *тó-пúле, зúмта пée: чúј-сум-сúн, а лéтто: чúј-сум зéт. Мăшкуто úма чумул'áфка нạ-глáфта; тáа чумул'áфка нéкуј а-вúкат чучул'áн, ил' па кукýлче* [ПК,2(133)]; Саќов во Кукушко запишал: **чучул'бан** ~ *сúвичко-ј, úма кукýл' нă-глáфта* – 'чучулига'; в.: **цуцу́лче;**

– (од истава регија, во пунктот Патарос: **пи́пко**).

**чу́ш – чу́ш** interj 'извик за терање магариња' [ПДој(126)]; – (од истава регија, во пунктот Фурка запишавме: **у́јш – у́јш**).

**чу́шка** f 1. 'лута пиперка' [ДК,Емб (104)]; [ПДој,Пат(123)]; 2. 'шишарка од афион'; исто така 'мешунка од грав или грашок'; сп.: *афио́но-ј уф-чу̧́шка, фạсу́л'о па́к еј уф-чу́шка* [ПК,2(133)]; 3. 'отсечено парче од кората на лубеница од горниот крај каде што е поврзана со коренот' – болеста **саска** (водена болест) народот ја "лекува" со **чушка** од лубеница пресечена на Бадни-вечер, со тоа што *чушката* ќе ја изгорат и пепелта ќе ја измешат со вода и болниот ќе ја пие (суеверие) [ТГев (228)].

**чăдăр** m 1.'платнена покривка за од дожд, шатор' ~ *е, во ца́рут дă-бu̇де, дă-мă-зе́ва ме́не, ја́с нă-а́скирут ќи-му-ткáјăм ину-чăдăр – це́л а́скер дă-гу-пукри́е* [ДК,Лип(113)]; 2. bot. 'вид печурка, пораснува поголема од другите, ја има во шумите' [ПДој(123)].

**чăкăăр** interj 'шкрипење што се создава кога се затвара врата' ~ *Са́кум дă не́ мă-ви́дăт дру́гите. Исту́м пред дă си-ле́гнăт, чăкăăр та́а вра́тта, испăдна́ чуве́ко пу-мо́чăне. Ка́ сă-пувăрна́, мă-гле́де. "Удде́к дујде́ сја: ту́ка?" Зна́м, а́к сă-чуа́, ќо́: (< ќе го) изго́рăт* [ПДој,Пат(173)].

**чăкти́се (сă)** pf 'се збудали' ~ *уд-у́ка* (следење, учење) *сă-чăктиса́ло де́тто*; ~ *акăло ми-сă-чăктиса́ ут-кăсăве́те* (грижи) [ПК,2(133)]; и: **чăкăлди́се** ~ *уф-ні́хка ка́ ќи-фле́јш дă-чăкăлдíсиш; уд-дăските дă-бли́јш* [ПК,2(175)].

**чăкăрли́а** adj 1.'неубаво зрел плод, обично за лубеница' ~ *шо́ сја:-скина́л чăкăрли́а, не́ гле́јш се́мките ѝ сă-бе́ли*; 2. fig. 'млад, несозреан' ~ *уста́в-ги, о́ште сă-чăкăрли́ј*; 3. 'поднапиен' ~ *ти́ па́-си чăкăрли́а* (со исто значење: **зạшара́н**) [ПК,2 (134)].

**чăлан** m 'глужд на дрво', во солунската регија запишавме: **сăк** [ПК,2(134)].

**чăл̣анли́во (дăрво)** adj 'дрво со многу **чăла́не** = глуждови' ~ *ич не́ сăрăбо́те то́о дăрво, но́го-ј чăлăнли́во* [ПК,2(134)].

**чăлги́и** pl. 'група свирачи на народни инструменти' ~ *е-е, ка́м-гу то́о вре́ме, Штифа́н ка́ ќа:-ду́јнеше чăлги́:та, ка́-ќ зăчу́каа тăпăнто. Шо о́риша бі́а, шо́ маабе́т укубе́т бі́ше* [ПК,2(133)].

**чăлгăџи́а** m 'член на свирачка тајфа (**чалгаџии**)' [СКук(340)].

**чăлди́суве (сă)** impf 'пројавува знаци на ненормалност' [СКук(340)].

**чăлиа** f, bot. 'вид трн, расте голем како грмушка' ~ *ка́ бе́гăхме, а́дна жéна ут-Але́ксуво гу-устави́ мăле́чкуто ду-кăра́-чăли́јте* (станува збор за прогонството на македонското население од Кукуш и Кукушко, за време на Втората балканска војна јули 1913 г.; да повториме, за да не се заборави: мајката го оставила покрај патот едното дете за да ги спаси другите две).

**чăло́к** m, bot., Melissa oficcinalis ~ *ли́стто му-сă ку́т нă-купри́ва, і́ма аргувăнли́ј кі́ткички, си́тнички, кут у́стичка сă-утво́рувăт* [ПК,2(134)]; ~ *то́:-еј е́дна тре́ва шо мири́се, че́л'те шо ги збі́рăт. Ко́шувуто ги нăма́чкувăт, че́лăта ка́ ки сă ро́е, дă фле́зе у нăтре, ѝ мири́се нă сла́тко* [ПДој(120)].

**чăло́се*** pf 'удри некого по глава' ~ *ка́ мạ-чăло̣са пу-гла́:фта, а́нгел'то си-ј видех* [ПК,2(152)].

**чăлти́к** m, bot. 'оризова арпа' [ПК,2 (134)].

**чăлăм** m 1. 'важност, настојување да се претстави во повисока форма, да се пофали дека е нешто повеќе' ~ *нé от тóпле, туку зă-чăлăм о-нóсе* (станува збор за модерна облека) [ПК,2(134)]; 2. кај Саќов: 'настојување лесно да се излезе од некоја тешка положба' [СКук(340)]; 3. изр.: **нóго фăрке чăлăме** (= се прави важен, изигрува недостапност); со блиско, односно исто значење: *тăкóф бúше и-тáтку-му, ного чăлăме прудáвше* [ПК,2(189)]; **ќо-нạчéкум нă-чăлăмо** (во погоден момент, кога не очекува ќе го изиграм) ~ *ќо-нạчéкум нă-чăлăмо, ќо-изл'ýпум кут вáрено јáјце* (во игра ќе му ги земам парите) [ПК,2(134)].

**чăлăшкáн** adj 'тој што е работлив, што се грижи за работите' ...

**чăлăштúсуве** impf 'се труди, работи внимателно' [СКук(340)].

**чăмпáс** m 'кичур, оставен перчин коса за украс' (кај мажите) [СКук (340)].

**Чăнăклиă** top. 'име на село на северо-исток од Кукуш'~ *á-бре, á-бре, стигнáх ду Гóлăк, ду-Чăнăклиă. Тóă бúше кути-вýјко нéшто, уд-дéкă мáјка. Нă-врáтта: чýк-чýк, кóлко шо фăтúх зă-кл'учáркăта тóă гóтув бúл. "Ти ли си Ил'о?" "Ас-сýм". "Е кáк е тá рăбóта?" Вúкум: "Тăкá и-тăкá, тóă другáро, вúкум, о-изгубúх"* [ПДој,Пат(173)].

**чăпáре (сă)** impf 'се набодува' ~ *сă-(нă)чăпăрúх áдин тăрăн, áј-го двá дéна нă-мóжум дă-кинúсум; ~ нúм óди бóса дă-нé сă-нăчăпăриш нéкуј тăрăн* [ПК,2(134)].

**чăпáте*** impf 'кога некој оди со раширени нозе' ~ *шó чạпáтиш алúс пăтăрóк* (домашна птица, шатор) [ПК,2(96)].

**чăпчáк** m 'сад од кој се пие вода и сл.' ~ *"ќи-нáјдиш мéсу, ăнă-бúвăл úли тéле, ќи-гу-зăкóлиш, ќи-гу-удéриш, мéсуту ќи-гу-клáјш бáшкạ, тá кóжста ќă-нăпóлниш вóда... ко-ќи-рéчăм – крáк! ăнă-чăпчáк вóда ќи-ми-тýриш дă-сă-нăпúăм"* [ВВод, Крон(312)].

**чăпăратка** f 'гранка, дрво што се расклонува на два симетрични крака' ~ *то-ј зă-пуmпирне кошуф-то ка о-туварувиш мăгарто, ка нема кој ти пумогне* [ПК,2(134)]; и: **чăпăрáшка** се користи како дел на *рудáно* (домашна направа за предење, чекрк)' [ПДој(134)]; ~ *на-аднá чăпрáшка сă-рéдат сè двéчки чурéиш, пу-двéчки, кá-ќ сă-нăпăлне – тó-ј вишáло* [ПК,2(31)]; – *кăд-нáска úма áдна фăмúлија сă-вúкăт Чăпăрáткуфци, пă и ти трéбе до-знáјш Чăпăрáткăта Блăгој* [ПК,2 (134)].

**чăпăрлúф** adj 'стап со боцки, бод-ликав' ~ *áк зúм* (земам), *áјн чă-пăрлúф стáп дă-тă-пудбéрум, ќи-вúјш áрăнто* [ПК,2(134)].

**чăпăрóк** m 1.'растојанието од врвот на палецот до врвот од средниот прст, кога прстите се раширени'; кај Саќов (од Кукушко) 'педа' (?) ~ *мóјут чạпăрóк е 20 сăнтúма* [СКук(340)]; 2. fig. 'човек со мал раст' ~ *вúј-го мăрú áјн* (еден) *чăпăрóк-еј и-он ќи-сă-сúле* [ПК,2(135)].

**чăпăршăк** adj 'несериозен, немирен' ~ *нóго чăпăршăк бúше, тă си-издé глáфта рáно, рáно* (настрада) [ПК,2(135)]; кај Саќов (од Кукушко) 'умопобркан' [СКук(340)]; ~ *нáјмạлéчката ќéрка ќи-т-јаа зăпáле чéргата, димéк нóго трóше, ил' па-ј нéкаа чипăршăк* [ПК,2(176)]; ~ *имáло двýјца брáте и еднá мáјка. Гă-гледáле нă-рéт мáјка-му. Дóбро áма, то пó-мăлéчкио мáлко чăпăршăк бúло* [ПДој(161)] – во контекстот се среќава проширена

употреба на кратката заменска форма **му** од еднина во множина: *гă-гледáле нă-рéт мáјка-му* (место 'мајка им').

**чăрлăк** m 'јаглен од дрва во кои има останати парчиња неоформени како јаглен' [СКук(340)].

**чăрчóре** impf 1.'кога птица (врабец) испушта пријатен глас' ~ *и нéко пил'ăнце фăтúл дă-чăрчóре: Е, рăчéл, тóо чувéк кинисáл гóсте дă-бăрке, а дă-óде гóре пут-тó дăрвуто дă-вúде кóлко пăрú úма, д-óде дă-си-ги-зéме* ]ПДој(153)]; ~ *врăпчáно* (врабецот) *чăрчóре;* 2. ~ *нéшто кá сă-пăрже и óн чăрчóре,* или *чéшмăта кá тéче пу-мáлчко вúкме от чăрчóре* [ПК,2(135)].

**чăрчăвé** n 'рамка на прозорец' [ПДој (119)].

**чăстýве** impf 'подарува, односно плаќа пијачка на некого' ~ *áко-ј увăрдá ки óде уф-кавăнéто, тă-чăстýве нă-тéбе, нă-мéне* [ПДој(116)].

**чăтвóрка** f 'запрежна кола со 4 тркала (во минатото имало и со 2)' [ПДој(128)].

**чăтúсе*** pf 'направи дрвна конструкција на кров од куќа' ~ *Ки сă-искóве уддóле душúме и пóсле нă-ќушúнта ки сă пýшчăт нăгóре дăрва и сă-нăпрáве кути кăшчичка. Кá ке чăтúсиш ус-читúри ќушéта, сă-пукрúве су-трăска* [ПДој(127)].

**чăтмăлúа** adj 'нешто што се истакнува со својата јакост, во случајот *веќи*' (сп.: **чатма** 'гредица') ~ *вýјк-ти бúше áјн мăркáт* (црномурен) *чувéк ус-чăтмăлúа вéжди* [ПК,2(76)].

**чăттúсуве** impf 'се досетува, угодува правовремено' [СКук(340)].

**чăтăр-пăтăр** adv 'сака-не сака, волно-неволно' ~ *чăтăр-пăтăр ки-ми-плáтиш* [СКук(340)].

# Џ

**џа́ба**[1] m 'џелат, тој што извршува смртна пресуда' ~ *му-ве́ле: "Слу́шај бе́! Утре, му-ве́ле, ќи-сă-бе́сăм. Ако не́ пругуво́риш, у́тре ќи-сă-бе́сăм. Шо́ се́а, нă-бису́л'ка". И во́а па́к "М-м-м". Нă-дру́гјут де́н то́ џа́бăта к-ă-бе́се кра́лцкăта ќе́рка. Ама ле́па би́ла та́. Нă-бису́л'кăта ă-но́сăт* [ДК,Ран(129)].

**џа́ба**[2] adv 'купено (продадено) по ниска цена, по бесценица' ~ *џа́ба си-гу-купи́л нă-ко́јнут* [СКук(323)] – во контекстот директниот предмет се јавува во придружба на предлогот **'на'**, што се третира за ароманско влијание; 2. 'нешто некорисно, без резултати' ~ *џа́бе те́-ј шо и́диш!* [ПК,2(136)].

**џа́га** f 'голема пила со која се сечат трупци' [ПК,2(136)].

**џаде** и **џăдѐ*** n 'државен пат, состојбата му е релативно добра' (станува збор за минатото) ~ *се́лто не́ма Ту́рци, и́ма две́ста ку́ки, не́ма Ту́рци, ни́ не́куă дру́гă ве́ра. Се́лто пăрво би́ло нă-џăде́то зă-Вăла́ндăво, сă-вика́ло Аништа, а́ма о́ти сă-дили́ло пу-ту́рско гу-нăриче́ли фăрта́ли* [ПДој,Фур(174)] – станува збор за селото Фурка (покрај патот Гевгелија, Дојран); ~ *Тука има мос и за пуминувајнто преко не плајќат сăл пишаците. Мостут укиматут му гу дава на прикупувача и тија зеват шо вăрва за селцка товарена кола 3 гроша. Тука седа чауш или мулјазим су неколко заптиј. Пăтниците тука сака* (треба) *да си го кажат таксирјатот* (багажот). *На 32 км. на зајди-слăнца ут Солун ут џадето завăртуа друго џаде за Бер и за Мора* [МЕ,Р(72)] – станува збор за периодот пред Балканските војни; top. – патот што од Стојаково (Гевгелиско) водел до Солун а го користеле *арабаџиите* (превозници) го викале *Џаде* (top.), тој пат бил убаво одржуван; но *кираџиите* користеле и друг пат (скратен) иако недобар, со нерамнини [ТГев (427)].

**џак*** m 'горна облека, *копоран* од чоја' – за младиот зет спремаат: *џубе* 'горна облека поставена со јагнешка кожа'; му спремаат и *барнавези* (панталони), појас, *џак* и *купринна* (свилена) *дулама* (кошула) [ТГев(154)].

**џа́м** m 1. 'прозорец' ~ *се-бе́рели не́кои три́ дивојчи́јна ути́шле нă-че́шмăта дă-пăлнат во́да. Ко́а глида́ле, нă-ца́рут си́нут нă-џа́мут се́ди* [ВЕв,Кр

(301)]; ~ *му-веле: "Ќ-одăм нăдејна, жено, дă-пробăм, да-вијме иднăи". Кога оде пу-песукут – нăожца ųамут, нăожца... Гу-вишла ваа утпинџерта. А-утфурува пинџерта* [ДК,Ран(134)]; ~ *Господ му даде по едно, по едно три деца. Царјут чини една кула висока сос ųамови и ги затвори нетри аф кулата сос една парамана и трите деца* [V,МР, 50]; 2. 'стакло' ~ *Кăрајанăвта кућа бише тăквá: кă ќи-флеји уф-кукта, нă-десно има удајка (за-госте), на право трелче. Горе софа има, ųџак* (огниште) *има, пут софта долу дубиџте си-ј вăрзувăт. Кој може клаве ųам на диминикут, кој не – гу-фраске ветăрут* [И,Гг(119)]; ~ *му-устава иднă кăрпа вăрзана у-басмите унăтре. Па оде нăжента му-веле: "Жено ма, војден иднă-кăрпа устăвила вăрзана". И ă-зевăт кăрпăта ă-утфурувăт. Шо ќи-виăт унăтре: идну-ųам парче, иднă-рăка песук* [ДК,Ран(134)]; ~ *Тогас отиде таинџиата му докара на децата месу сос кокали. Как јадоха, фăрли един кокал едното дете, скарши ųамут* [V,МР, 50].

**цамадан** m 'горна машка облека - елек со слободни, отворени ракави' ~ *оти не ми кажа, Злато, три дни понапреди?] јазе да ти купам, Злато, руба, мăшка руба] сармалија ли ųамадан, ајталија фустан* (што предизвикува почит)*] оти наши са дервенти, страшни ле дервенти] који* (пишува: 'којн') *ки та виде Злато се пăт да ни чине* [ТГев(94)].

**цамала** f 'маскарада' – кога селаните ќе завршат со вршењето на житото селските младичи прават *ųамала*. Цамалата се игра ноќе. Момците си спремаат посебна облека, специјални капи, ѕвонци и др. Се облекуваат колко што може почудно, ќе се исцрнат по лицето за да не се препознаваат и околу 8 часот почнуваат да играат по куќите. Ќе изиграат едно оро две и откако ќе ги даруваат со јачмен, пченица и др. одат во друга куќа – во контекстот приближните броеви се разделени со именка: *ќе изиграат едно оро две.* До зора така шетаат и играат по куќите. Околу полуноќ прават *починка* на сред село. Тука ќе донесат крупна слама, ќе запалат оган и ќе поседат околу него и пеат; потоа ќе продолжат со играњето [ТГев(343).

**цамаларин** m 'учесник на новогодишна маскарада' – *ųамаларите* се облечени многу смешно; некои го имаат облечено кожувот наопаку, околу половината имаат опашено јаже на кое имаа закачено десетина *ųангар(л)аци* (големи ѕвонци), па кога ќе почнат да играат и да се вртат се кренува голема ѓурултија, просто човек да оглувне [ТГев(343).

**цамбаз** m 'тој што се занимава со купување и продавање на коњи'; кај Саќов од кукушкиот говор: *'тăрговец* на жив добиток' [СКук(323)] ~ *и тојнака са чини ųамбаз и продавал кон'ут. И тјанака, как гу виде, гу позна и заеднoч са одлипи от пенџерата и му седна на скутут* [V,МР(53)].

**цами(ј)а** f 'верски објект во кој муслиманите се молат' [ТГев(482)]; ~ *ја извади Ил'у кралицата вунка, ја занеси на царјут. Тја, как го виде царјут, си угносила и му вели на Ил'а: "на такос мăж ме докара!" Тогај царјут зема лалата, отидоха на ųамиата да си поклонат на Моамета* [V,РМ(173)]; ~ *а он сирумá, нимаше рудниìни д-оде и дăму-гредăт у гости, а и нимаше*

*ѕа́мu̇а, бӑрем дӑ-сӑ-пукло́не. Ко́га и-пуле́ше сил'а́јните ка́ко сӑ-бе́рӑт и си-о́дӑт пу-го́сти, нӑ-цӑ́рква, но́гу ме́рӑк му-устӑна́ло* [ДК,Деб(153)] – во лексичкиот архаизам – гл. **греде**, присутен во јужните македонски говори како и во словенечкиот, односно во северните јадрански острови, се потврдува теоријата дека некои јазични посебности што се јавуваат по периферија на Балканскиот Полуостров, се резултат на преселбите кои биле присутни и нтензивни (поопширно за ова в. во уводните статии од првиот том од Речникот).

**Ѕа́м–кули́ба** top. 'име на место во Енице-вардарско' ~ *тӑ-с-принуди́ја куми́тте, Апусто́л су-че́тта дӑ и-збе́рӑт ста́ӑта, дӑ и-исте́пӑт Ге́гите и дӑ и-но́сӑт уф-нӑ́тре, уф-ѓо́лут, де́ка бе́ше Ѕа́м–кули́ба, ка́ си му-ви́каа* [ВЕв(297)].

**ѕамрија** adj 'дете што не сака да јаде, односно што јаде малку и затоа е слабуњаво' – дете што наскоро по раѓањето ќе почне да цица се вика *јастелито*, а она што тешко се привикнува на цицањето се вика *ѕамрија* [ТГев(106)]; во Дојранско (Пат): **ѕимри́а** [ПДој(116)].

**ѕан** m 'душа, душичка' (за милосливо обраќање: *ѕан дивојко*) [ТГев(482)].

**ѕан-ѕин** m 'страотно, напрегнато затишје, нема жива душа' ~ *ка́ прӑпука́а пу́шките, це́лто се́ло ѕа́н-ѕи́н сӑ-чини́* [СКук(323)]; сп. ~ *флѐзум до́ма – ѕа́н-ѕи́н;* уште: *ѕа́н-ѕи́н топојна́р* (ѓаволот и душата играат топка) [ПК,2(136)].

**ѕангал** m 'чекор' ~ *кату чу така букосвиец, земал един камин и гу махнал; падна каминот покрај нихна бӑрзоходеца, бӑрзоходец си разбуди и заедноч киниса, на две ѕангали гу пристига ламиниут бӑрзоходеца* [V,МР, 46].

**ѕ̣ангӑра́к** (и: **ѕӑнга̣рла́к**) m 'метална направа (од месинг) со која се прави шум – голем ѕвонец' ~ *ѕӑнгӑра́к е то́ӑ шо дрӑ́нке, дӑ-мо́же дӑ-о́дӑт пу-не́ӑ о́фците, дӑ-ги-во́де. Ѕӑнгӑра́к сӑ-туру́ве нӑ-та́а о́фца шо о́де нӑпре́ди сѐ* (секогаш) [ПДој(156)] ~ *ѕ̣ангӑра́ко дрӑ́нке* (= ѕвонецот ѕуни) [ПДој,Пат(125)]; сп. обичај: – *ѕамаларите* се облечени многу смешно; некои го имаат облечено кожувот наопаку, околу половината имаат опашено јаже на кое имаат закачено десетина *ѕангараѕи* (големи ѕвонци) [ТГев(343);

**ѕангаракче** (и: **ѕӑнгӑр(л)а́че**) n, dem. – в. **ѕангарак** ~ *вратејке, вратејке, пак излезе на друмот, идејке каде дјатенто кату пезадром, вӑрзал на ногата му едно ѕангаракче* [V,МР(155)]; ~ *има́ло не́коо де́те, сидна́ло ду-не́каа кру́шка. Сӑ-зӑкӑчи́ло кру́шкӑта зӑ-ѕӑнгӑрла́что* [ВК,Иц(291)]; ~ *ги-дуриди́л си́те ти́а, ги-јзриди́л и ду-кру́шкӑта дује́л то́о де́те, ду-бӑлти́ӑта, бӑлти́ӑта нӑ-кру́шкӑта: та́ка–ту́к, та́ка–ту́ка, де́тто си-зе́ло ѕӑнгӑра́что* [ВК,Иц(292)].

**ѕангарашка** f – 1. в. **ѕ̣ангӑра́к** – на кравата што се отелила ќе и врзат за опашот црвен конец, а на телето околу врат ќе му врзат заплетен дебел конец од бела и црвена преѓа за да не може некој да ги урекне. Некои на конецот ќе обесат *ѕангарашки* [ТГев(373)]; 2. 'играчка за бебе, ѕвечка' ~ *ка́ ќ-о̣јш нӑ-пӑза́ро ку́т̣и а́дна ѕӑнгӑрла́шка з̣а-бе́нто* [ПК,2(137)]; 3. fig. 'некој што многу зборува (обично за жена)' ... 4. изр.: **нӑ-би́шка ѕӑнгӑра́шка, тӑ-ј нӑ-не́го тӑкво́ не́што** (= не му прилега таква облека, како што не прилега на свиња да се обеси ѕвонец) [ПК,2 (183)].

**џа́нка (сли́ва)** f, bot. ~ *жӑлта сли́ва, здре́е уф-же́тва вре́ме, о́на-ј ме́ка, сӑ-путре́бууве зӑ-ра̣ки́а. Та́:-ј џа́нкува ра̣ки́а, но́го-ј ме́ка, сӑ-пи́и ус-во́дна ча́ша. Сја́а фӑти́а же́нте дӑ-ва́рӑт кумпо́т уд-џа́нките* [ПК,2 (136,138)].

**џа́нум** part 'за потенцирање' ~ *јутад иде, џанум, лудо младо] лудо младо, џанум, нежинено] си застана, Трено, са замисли:] "Дали китки, џанум, да наберум] или прстин, џанум, да и земум] или лице џанум да цал'увам?"* [ТГев (172)]; ~ *кату фати мајка ѝ да си разја́жда, зашто́ керка́ ѝ не са́каши да га ка́жи скри́шната лакарди́а, тога́с ке́рка и́ га ве́ли: "џа́нӑм, ми́ла ма́ле, сно́шти мӑ́жот ми со́н засони́л ло́шу"* [V,MP(31)]; ~ *џа́нум се́га же́на сум нӑ-те́бе, ка́к дӑ не́ ми-ка́јш? И де́тто се излӑ́жуве, иска́рве че́шкӑта ут-па́звӑта, нӑпӑлне гӑ вода – се-нӑпӑ́лнуве сус-зла́то* [ВКук(282)] – во текстот посвојноста се изразува со формите на лич. заменка: *же́на сум нӑ-те́бе,* наместо со зам. придавка 'твоја', освен тоа има уште и пример за присутноста на перфективниот презент: *иска́рве че́шкӑта ут-па́звӑта, нӑпӑ́лне гӑ во́да* (место: 'напӑлнуве'); ~ *И што веле Арапине, ем гуворе, џанум: "Дали знајиш ил не знајиш, Попово Јуванче] оти сум ти јас заптисал сѐ бели друмуве?"] Што му веле, Ванѓелино, Попуво Јуванче:] "Јас пак дујдех да заминум, црна Арапино] и да видум, леле џанум, што срце ти имиш!"* [ТГев(40)]; – се случува некој слободоумен верник во врска со постењето вака да реагира: "*Што има џанум, оти чувек ки мрсе! – Да утепиш чувек, да украдиш, да накливетиш, да издадиш – тоа е грех, исе, оти ки апнум месо или млеко па ки згрешум! Сакале попуве па а правиле воја работа"* [ТГев(308)]; ~ *јузела је мома, џанум] ду две мали стомни] она да си јоде, џанум] на новата чешма] ка се заврте, џанум] и лудо ду неја, џанум* [ТГев(40)].

**џа́са (са)*** impf – в. **џаска (са)** ~ *сја́ то́ӑ, извӑ́рзани ти́ӑ, то́ӑ избӑга́л, бе́га и ин-ви́ке о́ти авџи́јте а́ј-ги-дујде́ле. Е, се́а ти́ӑ нӑ-тӑка́ сӑ-џа́сӑт, нӑ-ва́ј сӑ-џа́сӑт, нӑ-си́те па́шките ин-скина́ле* [ПДој(158)].

**џаска (са)** impf 'се истава остро, се отргнува' ~ *и тјанака си разбудила, са џаскаши млогу за да си откини от негу, ама никак не можа да чини, л'у фатила да му са моли на царскиј син* [V,PM(52)]; ~ *ни́м мӑ-џа́ски за-фуста́но, ки́-м-јо:-ску́ниш* [ПК,2(136)].

**џасне (си)** pf – в. **џаска (са)** ~ *" влези аф сандӑко да ти закл'учам и да си џасниш, да докимашимл, да видими, дали са чини сандӑкот јаку!" Така протудраку са исмами, влезе аф сандӑко, гу закл'учи Најдон от вунка и му вели: "џасни си, протудраку, да видими!"* [V,PM(76)]; ~ *џа́сн'а:* (повлечи ја, затегни ја) *за̣-та́а ка̣џа̣ра́та* (парче коса), *дӑ-ви́ш ка́ ки-за̣мо́лче* [ПК,2(136)] – во југоисточните говори некогашното вокално **л** се реализира како 'ӑл' (вӑлна, жӑлт), во контекстот среќаваме исклучок: **за̣мо́лче**, што веруваме повеќе е резултат на фонетски погодности, отколку на влијание од соседните говори; ~ *Тогас другарите му гу вразаха за една топола, от јадови ги земаха заинџиту та отидоха на селото. От мӑра час сетника Половингӑзју, кату са џасна едноиш, га извади тополата от корин* [V,PM(104)]; ~

*и, то́ӑ зе́л ло́сто дӑ-гу-кӑ́лве нӑ-вӑ́лко, о́ти та́м бил, пуд ча́рго. Е то́ӑ, нӑ-тӑка́ сӑ-ца́сни, нӑ-ва́ј сӑ-цасни, пашкӑта му-сӑ-скинала, вода пӑлӑн ќупо, не излеве, едвај избӑгал* [ПДој(157)] .

**ца́снин** adj 'бесен, немирен' ~ *ќупте́н ца́снина бі́ше, ні́м гӑ-зі́ми, ќи-зага́зиш* [ПК,2(136)].

**цафаќ** m, bot. 'украсно растение со убави, мирисливи цветови' – секоја куќа има бавча во која садат различни цвеќиња: освен *цафаќ* има уште: *трандафил, црно око, стратур, звезда, невин, миндер, кӑз назли, шебој, пулинско, малока, чингел', анӑмчиче* [ТГев(304)].

**цвӑ́рке** impf 'кога течност (вода, крв) под силен притисок излегува од некаде' [ПДој,Ник(129)]; ~ *де́ќ да-назга́јш цвӑ́рке во́да;* ~ *ка́ цвӑркна́ крӑ́ф, о́ј а-за́при а́к мо́јш* (= кога потече крв никако да престане) [ПК,2(136)].

**целат*** m 1. 'тој што извршува смртна пресуда' ~ *царјут като гу виде пӑрстенот, гу позна и му вели на човека: "скору младоту халвациче да ми гу докарати тука!" Човекот отиде и му вели на целати: "варај целати, скору царјут гу сака младоту халвациче при негу!"* [V,РМ (57)]; ~ *и кога дојде оно ден за да гу обесат, гу извадиха вӑнка, гу закараха близу вӑжету. Му вели на целатите: "ви са мол'а, целати, да ми оставите да си турам водата"* [V,МР(66)]; 2. fig. 'тој што лошо се однесува, односно што измачува некого'...

**цемде́н** m 'пекол' ~ *ва́шта кӑ́шта е ду цемде́нут диле́ко* [СКук(323)].

**цемден таши** Nitrat d'argent 'средство што во минатото се користело за лекување на болест на очите' – турц. [ТГев(245)]; лекот во минатото (пред Балканскиste војни 1913 г.) го увезувале од Солун, освен тоа увезувале уште: *сулфато* (лек против маларија, кинин), *рачиново* (рицинус), *сабур* (лек против нервоза), *нанеја* (мента), *благ камин* (сумпор), *ѓок таш* (модар камен) и др. [ТГев(414)] (во споменатиот период во Гевгелија немало апотека).

**ценабетлер** m 'погрден израз, нерани-мајко' ~ *бело просо пак са тракалише на наќи на ваќи, и ка му са бактиса слушаќи, наеднӑш застана, фати да и гледа сите криво и им риче: "Мулчејте, мулчејте, ајнаци ценабетлер"* [ТГев(342)].

**ценабет** adj 'тој што се задева, што ги предизвикува другите' – кога кумот ќе пристигне пред куќата на младоженецот, домаќинот треба да го пречека со длабок поклон, има *ценабет* кумови што бараат од младоженецот поклонот да го повтори до 15 пати и дури тогаш ќе влезе дома [ТГев(170)]; ~ *тогас тојнака му вели: "ах, братку, как да ти кажа? Таја цанабет жена беши залудјала, дур да отвори паницата, и как га отвори побегналу оно шеј от нетри"* [V,МР,65]; ~ *му вели на царјут: "царју, таја цанабет мојта жена не можа да дотрај та га отворила паницата". Тогас царјут му рече на сиромаху: "ади сега, побратими, да идиш пак аф горaта да сечеш дӑрви"* [V,МР(65)] – во контекстот среќаваме уште еден пример за проширената употреба на множинската наставка **-и** кај именките од ср. род: **да сечеш дӑрви** (м. 'дрва'), односнава наставка како да станува универзална за сите 3 рода.

**цеп** m 1.'дел од облеката, како мало торбиче во кое се ставаат

па̀ри и други ствари' ~ *о́де па́ прӑ ста́рио. Му-ве́ле: "Та́тко, са-сӑ, ве́ле ду́пло пӑри́те. Ца́ро ми дӑде́ ус-една́та шӑка́, а па ца́рицата ус-двете́, ве́ле, ми-дӑде́. Ми нӑпӑлни́ це́бувуто пӑри́"* [ПДој(145)]; ~ *нӑ мужа́л д-ӑс наглѐде на-нѐго – то́лко шо бѝло лѝчно ка́мӑнчто. Си гу кла́ве ув-це́бут и си-рабо́те па́к. На́пкум дују́де́ло вре́ме, замина́ло* [И,Гг(110)]; ~ *уф-цебо прӑбија на пара немум, а сакум ус-другаре уф-кавине дӑ-флезум* [ПК,2(189)]; ~ *ут-та́м сӑ-сле́зе, нѝкуј не́ гу-зӑпре́л. Оде та́мка, си-зе́ме о́јгин, зӑпа́ле кӑндѝлто, избӑрше тѝӑ кӑрвишта, зе́ме, ги-се́че у́ште уд-ла́мјӑта, си-ј бу́тне уф-це́бо и нѝкумӑ нѝшто* [ПДој,Ник(168)] – во контекстот среќаваме нерегуларен остаток од падеж од заменката 'никој': *и нѝкумӑ нѝшто;* 2. изр.: **с-јо-пӑлне це́бо** (= се богати – со негативна конотација) [ПК,2(150)]; **ле́ва рӑка, де́син це́п** (= крадење) ~ *напрӑвѝ гуле́ма кӑшта сѐ ус-ле́ва рӑка, де́син це́п* [ПК,2(174)]; **дӑлбо́к мо́-ј це́бо** (= богат е) ~ *зӑ-те́јко* (татко) *вѝкаа: нӑ-Глигор дӑлбо́к мо-ј це́бо, зӑто́о сѝн-мо виздѐн еј-ше́н* [ПК,2(160)]; **истрисе́е-му це́буфто** (= му ги зедоа сите пари што ги имаше) [ПК,2(167)].

**ци́бре** n 'изгмечено грозје од кое е извлечен сокот, останато за варење ракија' ~ *буа́л'кӑта-ј кут ко́пан, ус-н'а́а бӑркат ци́бӑрто шо-ј за-рӑкѝа* [ПК,2(25)] – во контекстот, во членуваната зборофорама **цибăрто** е евидентиран уште еден случај кога вокалот во група со сонант, особено со **р** се антиципира, сп.: **цибăрто** < цибрето (можеби на тоа повлијаел изговорот на вокалното **р**, кое многу често се реализира како **ăр**).

**цивизлија боја** f 'ореова (заправо кестенова) боја' – се добива со варење на лушпи од ореви и при што се додава *стипса* [ТГев(357)].

**цивре** n 'летно време кога е голема горештина, воздухот трепери а ветер не поддунува – омарнина' [ДК,Лип(105)].

**цивца́н** m, zool. 'врабец' – в. **цивцо́р** [ПК,2(136)].

**цивцо́р** m, zool.1. 'вид врабец' [ПДој, Фур(126)]; 2. fig. 'зборливо детенце' ~ *де́чкӑта сӑ али́с цивцо́рчта, са́мо да-ј-слу́шиш ка́ фа́штӑт да-пӑрка́жуват* [ПК,2(136)] – во контекстот, во лексемата **цивцо́рчта** се зачувала старата множинска наставка кај именките од ср. род: -*ата* [ПК,2(136)]; в. **цивца́н**.

**ције́р** (и: **це́ер** m) 1. 'внатрешен орган од човек или животно' ~ *то́-ј ут-Ту́рците, нѝц дро́п вѝкӑхме. Има цӑрăн, и́ма и бе́л дро́п* [ПК,2(136)]; ~ *на жена́та га ве́ли: "на́ ти пет стотѝни гро́ша, да га зако́лиш кокошта́!" И о́на, бе́з да си разчу́ди га закла́. Деца́та дојдо́ха и трѝте от скол'у́то. Едѝноју ја́де глава́та, дру́гио ја́ди сӑрце́то, тре́тото ја́ди цие́ро* [V,PM,129]; ~ *тога́с фатѝ са́м, гу зарѝ на дирвѝшинот, си земá се́тни от та́мо сѝчко, и се́стра му га зема́ и га закара́ на́ кона́ките. Кату га вѝде ца́рјут и мома́та, мло́гу га ареса́, а́ма не зна́иши ча му бе́ши от цие́рот* [V,MP(142)]; 2. изр. **ја запали нетре на циерит** (= почувствува возбуда) ~ *и калеко и лизнал космиту, му и дошел тајчинту, го играи конот му и сос тешката бозлугана расипал много фиданчита. Тогај го виде нај-малката царска дивојка и ја запали дури нетре на циерит* [V,MP(159)]; **сј-о-ја́де цие́ро** (= живее во големи нервози) ~ *зӑ-нѝшто сј-о-ја́диш*

*цие́ро, де́тто ќи-си-уздăрвее́ куту-ни́ште* [ПК,2(195)].

**цил'á** f 'лак за кондури' ~ *бујá за-лăскăне на-пăпýцте* [ПК,2(136)]; кај Саќов со пошироко значење: 'лак за лакирање различни предмети' [СКук(323)].

**цил'áтин** m 'извршител на смртна пресуда' ~ *флизé еме́н вјáсна на цáрот, и ве́ли: Сáкам да ми дáдиш наврас ди́ското глáвата Ивáнова. И цáрот си прижал'á, óти закалнá сприту гóстити, и а пуштѝл цил'áтин цáрот пуве́ла да гу дуне́сат глáвата* [MV,К(330] – во контекстот е регистрирана проширената употреба на предлогот **на**, овој пат наместо 'кај': *флизé еме́н вјáсна на цáрот;* ~ *И они гу оставиха. Влезе аф халету да си турни водата, си сотвăрза рăцуте и, кату излезе вăнка сос един јумрук утепа един целатин* [V,МР(66)]; в. **целат**.

**цилезин** 1. adj 'нешто направено од железо' *(цилезо)* ~ *ýтре кá ќ-сă бóрте пáк, кá ќи-устăáвте, кá ќи-кинѝсе тóа нăнáки дă си óде и тѝ пу-не́го ќ-óјш. Кă-óде, нă мóж дă-сă зăвăрте óн со тáа цилéзнăта кушýл'а да-тă вѝде* [И,Гг(113)]; 2. изр.: **блáгăта дýма цăле́зна пóрта утвóруве** (= убавиот пристап и срдечниот однос често овозможуваат успех) [ПДој(137)]; сп. варијанта: **áрн'о лáф цилéзни пóрти увóруве** ~ *диле́к, áрно дă-гувóриш ус-ле́сно ќи-т-сă-свăршýве рăбóтта* [ПК,2(152)].

**цилезо** n 1.'тежок метал од кој се прават секири, копачки и др.' ~ *Бужано, моме Бужано, Бог да јубије татко ти!] што си прудаде чифликут] двеста пугони ливади] триста погуна угаре!] там ки се собур субере, тешко цилезо да фрл'ат] који ти натфрле цилезо тој ки ја земе Бужана* [ТГев(102)]; – објаснување за називот *дибек:* ~ *издăлбино дăрво шо чýкме уф-не́го ури́с, пипе́р, шó сáкиш. Дибе́ко мóш дă-би́де и ут-цилéзо* [ПК,2(38)]; ~ *цилéзо нă-нóјсто сă-турувáли уф-зáтвурто* (се мисли на пранги, во дијалектот: **букаи**) [ПК,2(25)].

**цилелџе** n 'графит' – во минатото кога не можело да се купи боја за коса жените се снаоѓале на тој начин што земале специјални *бубол'ки* (шишарки) од некој вид растение; *бубол'ките* ќе ги испекле во глинен сад., ќе ги истолчиле измешани со парче графит, па сето ќе го замешале со ракија за да се стори каша, потоа кашата ќе ја ставиле на оган да врие и кога малку ќе се олади ја ставале на косата, која што ќе добиела црна боја; односнава активност ја викале: *буја клавајне* или *растăк згазувајне* [ТГев(137)].

**циле́п** m ~ *тѝа сă-пáри шо му-сă-плáштат на-гáздата на-пáсиштто* [ПК,2(136)].

**циле́тка** f 'облека, вид џемпер на расопчување' ~ *а-нóсат и мăјшто и жéнте... и́мум нóго пре́дниште, ќи-сплéтум адна цилéтка* [ПК,2(136)]; [ПКук,2(88)].

**цил'óсуве** impf 'премачкува со лак, лакира' [СКук(323)]; ~ *и-лăске па-пýцто* (зн. чевлите) [ПК,2(136)].

**цим** m 'мерка за површина на земја = 200 м. кв.'; *леа (леја)* = 400 м. кв. [ТГев(379)]; има и поголеми мерки: *погун* = 1.600 м. кв. [ТГев(379)].

**цимби́ш** (и: **цумбýш**) m 1. 'голема веселба' ~ *"Јáс, раче́л, и́м пари́ и да-ублéчум и ди-ј кýпам сăто". Уддéле у-дукáнто, накупи́ле, сприми́ле. Извикáле сéлто, направи́ле éдна вéчер цимби́ш, станýват уд-*

*нақел'та си-ода́т* [ВДој(277)] – во контекстот именката **село** се јавува со значење на 'селани'. освен тоа предлогот **уд** е употребен наместо 'по' ('во'): *стқну́вқт уд-нқдел'та си-ода́т; ~ ца́рут ко-виде́ о́ти жи́ви и здра́ви сă-врăти́қ сино́вите и диво́јки ли́чни си-дунце́қ, пра́ве ăнă-сва́дбқ нă-сăте. Л'у́ју шқ-би́ле нă-сва́дбăта сă-нăја́ле, сă-нăпи́ле, гле́нди* (sic!) *прăви́ле, дăме́к, цумбу́ш* [ВВод,Крон(313)]; *~ сус радуст тимел' са удире, сус радост да са пукрије, сус радост оѓин да са навале! Сус радуст госте да прачеке, сус радуст госте да испрате! Да биде плăна песни и цумбуш* [ТГев(296)]; *~ и-на́м уз до́бăр на́чин пуши́л абе́р дă-до́јде, дăме́к зă-дă-би́де уф-не́го зе́т. Ца́ро са́ке, не́-са́ке, о́ти сирма́шко де́те, мо́мăта чи́м с-јо са́ке, прăви́ле сва́дба, цимби́ше* [ПДој(153)]; 2. fig. 'расправија' *~ ка́ ки-до́о сна́ата шо цимби́ше ќ-и́ма да-ви́јте* [ПК,2 (136)]; 3. изр.: **цимби́ш чи́нат** (= се веселат) *~ га ве́л'аха: "е, мари́ диво́јку, што́ се́диш ту́ка са́ма, не пу́шташ бра́та ти да ти дока́ра от Чинги́-дидлибе́ја ме́тлите да ти и́грат ту́ка, цимби́ш да ти чи́нат?"* [V,PM,142].

**цимбишли́а** adj *~ то́-ј чуве́к шо са́ке но́го да-сă-висе́ле: ного цимбишли́а би́ше на́ш Трăја́н* [ПК,2(136)].

**цимри́** adj 'тој што слабо се храни, односно многу го пребира јадењето' [ТГев(482)]; [СКук(323)]; *~ но́го ми-сă-цимри́ј де́цта, ни́што не́ ја́дат* [ПК,2(136)].

**цимри́нки** pl. 1. *~ ти́қ шо усту́нуват ка́ то́пме би́шкăта, ти́қ сă-цим-ри́нки. Они сă-ја́дат ус-кқчқма́к;* во истата регија и: **цуме́рки**; 2. fig. 'мала, ситна женичка' *~ а́дна цимри́нка - а́ма шо де́ца изруди́* [ПК,2(136)].

**цинглештисува (са)** impf 'се расправа' *~ му вели: "а бре, зашто ногите си клаваш аф сенката и главата на слăнцету?" Тогас Дели-Димо му вели на негу: "еј гиди, побратими де, ногите требува човек да има на ихтибар". Богатиот фати сос негу да са цинглештисува* [V,PM,66].

**цинго** n 'материја, емајл со што се премачкани садовите што се користат за јадење' *~ ми́сăта* (бокалот) *мо́ж де́-ј ут ци́нго, ут-прăс глиго́сна, мо́ж-де-ј ут-сăрча́* (стакло) *и ут-пăрцула́н* [ПК,2(73)]; кај Саќов, од кукушкиот говор: *~ на́шта кắшта е пукри́јна ус ци́нго* (!!!!?) [СКук(323)].

**цинде́м** m 1. 'пекол'; 2. fig. 'нешто далечно и неизвесно' *~ мқде́жо удде́ уф-цинде́мо* (= младите отидоа преку океаните во туѓина); *~ де́к цинде́м сă-чини́ ва́адăн, це́л де́н тă-не́ма;* или: *чи́н-сă-цинде́м дқ-н-тă-гле́ет о́чте-ми;* или: *фқти́ цинде́мо, гу-не́ма на́м-ниша́н* [ПК,2 (136)]; сп. клетва: **о́ди пу-цинде́мо** (= оди по ѓаволите, во неповрат) [ПК,2(187)].

**циндимо́се (сă)** pf 'се изгуби, го снема' *~ јо́к ста́ни, збе́р-си-партáл'то, цинди́мо́си се. Ка́ не́ тă-слу́ше де́тто, мắшко-ли, же́нцко-ли, ќи-му-ре́чиш тăка́* [ПК,2(136)].

**цинл'а́т** (и: **цăнл'а́т**) m 'жесток човек, крвопиец' [СКук(323)]; *~ Нқ те́бе – риче́л ца́рут, три́ де́на мимле́т. Ако нă-мо́јш дқ да́јш цуа́п* (одговор), *цăнл'а́т ќи тă-ко́л'ăт. Си о́де па́к, де́ка бил нă куна́к, сă-у́ме, сă-чу́де, ни ја́де ни пи́е* [И,Гг(111)]; – сп. **целат**.

**ци́нс** m 'род, потекло, колено' *~ ти́ ут ко́ј ци́нс си нă Куку́ш?* [СКук (323)] – во контекстот се среќава пример за проширената употреба на предлогот **на**, во случајот наместо

'во'; ~ *ко́ј зна́а шо џи́нс е то́о* [ПК,2(137)].

**џинџи́а** m 'чаробник' ~ *рече́ да не́ си ода́вет и ги зема́ со́с марифе́т, на́ една́ ада́ ги фӑрли́. Та́мо и́маши еди́н дерви́шин и би́л то́ј мло́гу џинџи́а. Дирви́шинот, кату излезе́ на́ ада́та да си ше́та, ги најде́, и двете́ тиа близа́нчета плача́ха* [V,PM,141].

**џипане** n 'оружје' ~ *ва е причуената турцка ангарија. Нејќа да се забрава оти ва е сал царцката ангарија, и то не е сӑта, като џипането бадива шо му са носа уд едно место на друго* [МЕ,Р(73)]

**џирит*** m 'метално копје' ~ *И един царјув син беши млогу талимџиа: талим имаши на кавгата и на играчката. Един ден кату излезоха на едно поли сос млогу бегови да играјат џиритите* [V,PM,70].

**џифаир** m 'скапоцен камен' ~ *отвори си учи́те и прогледна́ на гори каде́ дӑрвоту и, кога́ виде́ ха́рно, дӑрвоту е би́ло храло́по, хем е било пӑлно сос драгоцени... ка́мини... са беха истури́ли млогу џифаири* [V,PM,7]; ~ *отвори́ то́јнака врата́та, вле́зоха не́три си́чки и, кога́ видо́ха, се́кој си позна́ има́ниту и си гу зема́: алтӑ́ни, сре́бро, џифа́ири и́маши та́мо без бро́ј* [V,PM,22]; ~ *чобанот лизна кабачката, и собрали по него сичките ѓаволи и ги накара чобанот, на нос ч'ас му стореха калдирим от маламо и конаци кату царјувите, и наврӑх конаќут и сторел и един чардак се́ џифаир* [V,PM,177].

**џифаирџи́а** m 'тој што продава скапоцени камења' ~ *и кату влезе аф гилиата, најде́ тамо и дру́ги едни џифаирџи́е и му ве́ли: "поможи Бо́г, побра́тими!"* [V,PM,8]; ~ *тога́с Кулу́ф каза́ една́ лажа́: "еј море кади́а, немој ми гле́даш ме́ни ти́нака така́, заштó сам ту́ка на чу́зда зе́мја, Да зна́еш че ми е татку ету фала́н от Шам, којто е прӑв џифаирџиа"* [V,PM(12)]; ~ *така́ Кулу́ф оти́де на кади́ата, му вели́, ка́к са чини не́говата ра́бота, и тој ги викна́ они́а двата џифаирџи́и да ги сӑди* [V,PM(8)].

**џифт** m 'два еднакви предмети, парен број' – сп. суеверие: кога жената ткае жиците што излегуваат од брдото се викаат *рујак*. Ако *рујакут* е парен број *(џифт)* значи дека жената (што ткае) ќе роди женско дете, а ако е непарен *(тек)* ќе роди машко [ТГев(365)] (формата *џифт* наместо очекуваната 'чифт' е преземена од Тановиќ).

**џиџа́нка** f 1.'светликаво парченце од искршен порцелан или стакло' ~ *сӑ-прӑсиче́х уд-а́дна џиџа́нка;* 2. fig. 'негувано лице' ~ *то́о убра́зо ин-е́ј џиџа́нка; ткó̧ф ин е́ј убра́зо на̧-ти́а̧ мо́ми, ил' па же́ни, шо́ сӑ-пра́ват но́го, сӑ-пу́драт, сӑ-бе́л'ат, али́с анӑ́ми* [ПК,2(137)].

**џиџи́не** pl. 'ситни, светликави парченца од искршено стакло или порцелан со кои децата си играат' [СКук (323)].

**џо́м** – во изразот: **џо́м сӑ-чини́** (= во паника побегна) ~ *Го́це ка́ гу-искӑра́л нӑ-руве́л'ут, си́чките Ту́рци џо́м сӑ-чини́ли* [СКук(323)]; *џо́м сӑ-чини́, пуд-дӑ́рво, пуд-ка́мин о-не́ма* [ПК,2(136)]; в. **џинде́м**.

**џо́рке** impf 1.'подбутнува со ногата нешто' ~ *џо́рн'-о то́о ка́мино по́ на̧-стра́на;* или: ~ *шо́ о-џо́ркиш, наве́т-се, ди́гн'-о;* 2. 'пие на брзина' ~ *џурна́-ли, џурна́-ли?* [ПК,2(136)].

**џо́рнина** adj, f 'немирна, несериозна' ~ *но́го џо́рнина би́ше ма̧ле́чка, та сја́а не́ зна́м ка̧ква́-ј* (зн. 'не̧ била сериозна, достоинствена како

девојка'); ~ *ус-та́а џо́рнина наjде́ да-сӑ-ра̣спра́виш* [ПК,2(136)].

**џохап** m 'одговор што задоволува' ~ *вел'ајке така: "чујте, сел'ани, от царјут има повелиа, на тој сиромах никој ништу да не чини лошу, ниту една кокош да му не си загуби, зашто сетника џохап не можи да даде на царјут!"* [V,MP,33]; и: **џуа́п** (со редукција на неакцентираното **о** > **у**) [СКук(323)]; ~ *"На̣ те́бе – ричел царут, три́ де́на миммле́т. Ако нӑ-мо́јш да̣ да́јш џуа́п (одговор), џӑнл'а́т ќи тӑ-ко́л'ӑт. Си о́де па́к, де́ка бил нӑ куна́к, сӑ-у́ме, сӑ-чу́де, ни ја́де ни пи́е* [И,Гг(111)]; ~ *а́дна-ро́нкуфка-ј* (мала), *а́ма а́дна утче́книна шо́-ј, нӑ-мо́јш да-на̣дгуво́риш. На̣-сто́ ду́ши џуа́п да́ве* [ПК,2(123)]; ~ *риче́ Го́спот на мо́ј Го́спот: се́ди си на де́сно ми, ду́р да и наме́стам душма́ните уздо́ло уф но́зите тфо́и. Аку гу ві́ка Да́вид на не́гу Го́спот, ка́к ки му бу́ди не́гово сі́н? И не́кој* (заменските форми 'некој' и 'никој' во овие говори се мешаат) *не́ можа́ уд ни́х да му да́дат џуа́п на не́гу* [MV,K(270]; односно: **џа́п** ~ *И гле́де, та́тку-му сӑ-у́ме. О-зӑва́руве де́к сӑ-у́ме, му-ве́ле: "Та́те, шо́ сӑ-у́миш?" Е, ка́к не́ ки-сӑ-у́мум бе си́нко!? Сто́кӑта Бо́к гӑ дӑде́, Бо́к гӑ-зе́ а́мӑ са нӑ-ти́ӑ сјурма́сте шо џа́п к-им-да́дум?* [ПДој(144)].

**џуапчи́ка** f 'жена што може во различни ситуации и со секого да се справи' ~ *н'а́а зна́јш ти ка̣ква́ џуапчи́ка-ј, на̣-сто́ ду́ши џуа́п да́ве* [ПК,2(137)].

**џубе́** n 'надворешна долга (зимска) облека (женска и машка), поставена од внатре со јагнешка кожа' ~ *уф-ниде́л'та са̣ба́алинта ќи-до́а̣т сфа́тӑве. Ниве́стта ќи-ј-прӑче́ка̣ нӑ-вра́тта, ќи-ј-прӑсе́е сфӑтӑфтто сус-учуме́н, шике́р и бубӑке́рно се́ме. Они но́сат на̣-ниве́стта џубе́, ка́-убле́чат* [ВГев,С(270)]; – од страна на девојката за зетот ќе спремат материјал за *џубе*, во минатото со *џивизлија бу́ја*, а потоа со затворено-плава [ТГев(154)]; ~ *Пе́тро, ка слуша́ шо и Да́скалот, си убличе́ џу́бету, о́ти бі́ло го́лин и си пушти́* (влезе на брзина) *уф мо́рито* – суфиксот **-ин** во овие говори се среќава пофреквентно, сп. **го́лин** (м. 'гол'). *Па дру́зите Учені́ци дујде́ле су ка́икот; не́ бі́ле дале́ко ут су́хуто* (брегот), *туку́ две́ста арші́на* (стара мерка за должина, помала од метро) [MV,K(338]; ~ *неве́ста̣та ќе се-преме́не со̣с-џубе́ – като ві́ја длӑ́гите па́лтофци ту́а што но́са̣т у-ва́с; ќе-се-преме́ни со-фуста́н и кошу́л'а* [ВЕв,Бар(300)] – во контекстот именка од ср. род (палто) во множина се јавува со наставката -овци, што обично оди со роднински имиња: **па́лтофци**, наместо 'палта'.

**џузда́н** m 'паричник' [СКук(323)].

**Џума-бал'а** top. 'населено место во Пиринска Македонија' (Горна Џумаја) [ТГев(482)].

**џуме́рт** adj 'дарежлив, opp. на скржав', в. **увӑрда́** [ПДој(116)]; ~ *то́о шу-да́ве, шу-че́сте, шо́-ј но́го увӑрда́* [ПК,2(119)].

**џура́** f 'последната ракија што истекува од казанот кога се вари, таа е со слаб квалитет' [ПДој(119)]; ~ *о́на-ј ки́сла, н'а́а бі́ве* [ПК,2(137)]; – в. **упӑши́на**.

**џурџа́н** m, zool. 'вид врабец'– в. **џивџо́р** и **џивџа́н** [ПК,2(137)].

**џӑ́зге** (и: **џӑ́жге**) impf 'шум што се создава кога до вжештено железо ќе допре нешто влажно' ~ *нӑ-то́о о́гино не́што џӑ́зге, са́ке* (треба) *дӑ-ві́јш шо́-ј* [ПК,2(137)].

**џăлéзно рáло** n 'плуг' [ПДој(121)].

**џăлези́на** pl. 'пранги' ~ *нă-зăтвурни́ците ин-клáват џăлезíна* (на нозете) *да нé бéгат* [ПК,2(137)] – се разбира дека се однесува на едно минато време.

**џăмбáска** f, fig. 'вешта жена, снаодлива, итроманка' ~ *тáа џăмбáска-ј, ни́куј нă-мóже ус-н'áа* [ПК,2(137)]; – во Струмица има преселничко семејство од Кукушко со прекар: **Џамбáхци**.

**џăмбăзлăк** m 'трговија со коњи' ~ *Џамбáхци живéјаа ус-џăмбăзлăк, си́те тóо работаа* [ПК,2(137)].

**џăмлăк** m 'витрина' (обично во продавница, во минатото во ку́ќите немало) [ПДој(134)]; ~ *уф-џăмлăко нă-дикáно стóјше длăго врéме, сè нéшто и́мше* [ПК,2(137)].

**џăмăлар** m 'маскиран маж со закачени ѕвонци врз него, со чудна облека, наопачки облечена; *џăмăларите* одат во групи и пеат обредни песни' [СКук(323)]; в. **џамаларин**.

**џăнгóре*** impf 'кога се слуша шум од ѕвонец или од нешто слично – ѕуни, ѕвечи' ~ *нá ти́-ј ти́а си́тни пáри, сти́ге* (доста) *ми-џăнгури́ја уф-џéбо; мóш сă-рéче óти џăнгóрăт и нóжуве, лăжи́ци, тăкви́ рабóти* [ПК,2(137)]; ~ *пóпут му-вéли нă-дéјтто: "Кáжи-ми си́нко, шó-ј тó: ѕи́нгăр – ви́нгăр?" Тóгăј дéјтто му-удгуворíл и му-вéли нă-пóпут: "Дéдо пóпе, прóсти-ми áма тó: нé-ј ни́шчо, ѕи́нгăр – ви́нгăр ќи-си кáжи кóга нéкои синџи́ри и-џăнгóрăме у рăка"* [ВЕв,К(293)].

**џăнгурéсуве** impf 'расправа нешто не важно' ~ *сè-ј пу-сукáко и сè óна џăнгурéсуве, нéма дрýг шо знáа, сáмо óна-ј едни́* [ПК,2(137)].

**џăндáр** m 'полицаец' ~ *Кóј кá- ки-нă-стрéтне: "Уд-дéк сте брé?" "Ми, бижáнци сме-ни́ă, нă-адни тăргóвци кăрáме стóка, зă-пáри. Нé ни сă-плáште нă-пăмпýро, тăкá ки-с-óјме, пéш. Зăминáме Кýкуш, кá стигнáме Крундíрскăта кури́ја, глéдме грăцки џăндáре ус зăгáре* [ПДој,Пат(172)].

**џăнфéс** m 'штоф од свила, блеска од едната страна (лицето)' [СКук(323)].

**џăртке** impf 'има пролив' ~ *цéл дéн џăртке тóо дéтто, гу-скинá мéут, сáк* (треба) *сă-нóсе нă-дóктур* [ПК,2(138)].

**џăртли́ф** adj 1. – в. **џăртке**; fig. **џăртли́во јáре** 'дете што често има пролив'; 2. 'мек плод, при притисок испушта сок, течност' [ПК,2(138)].

# Ш

**шáап** interj 'звук од удар' ~ *ḱи-тă-ýче, ýче; кăк да-сă-чи́ниш кóјн, кăк дă-сă-чи́ниш мăгáре, кăк дă-сă-чи́ниш кýче... Ти: "Нé знáм!" ḱи-вéлиш. Он ḱи-тă-ýдре идну шăмáр, иднă шл'ăкăни́ца. Ако тă-ýдре. "Нé нăýчи" – му вéле. Шáап, иднă шлăкăни́ца м-удúра* [ДК,Ран(140)].

**шáве** impf 'полека се движи, нечујно' ~ *крăдáчто* (**крăдач** 'крадец') *шáвăт на-вéчăр* [ПК,2(139)]; ~ *мрá·фте ги- нéма сјáа дă-шáвăт, áма лéтто нă-мóјш уд-нúх јáдне дă-устáвиш нă-мигдáно* (отворено место, непокриено) [ПК,2(192)]; в. **шăваре**.

**шáвне** pf 'се помести, мрдне'– в. **шáве** ~ *нásăрн'-о·* (погледни, sирни) *дă-вúји шо прáве, ич о-нéма дă-шáвне* [ПК,2(139)].

**шаит** m 'тој што сведочи' [ТГев (482)].

**шаитин** m 'сведок' - в. **шаит** ~ *на нéгo му бéши жúвоӣ, и жúвоӣ му бéши вúдело на л'ýдиӣе; и вúделоӣ сфéӣи на ӣемнúца и ӣемнúцаӣа нé ӻу ӣузнаја́ле. Дојдé чувéк уӣ Гóсӣоӣ, úмиӣо му-бéши И.... Вóа дојдé шаúӣин, да ни кáжи за вúделоӣ* [MV,K,251].

**шајка** f 'превозно средство за на вода, кајак' ~ *ка бéгихме* (1913 г,), *мóсто нă-Срýма бúше на-шáјки* (провизорен мост, бидејḱи вистинскиот бил срушен) [ПК,2 (139)]; ~ *не ми е жал от* (пишува 'ат') *ти мен ма лажа] тук ми е жал оти не ми кажа] тук ме лажа ду девит гудини] ти ме тира уд Дунав за вода] а јас не знам Дунав дека тече ] јутад иде шајка шимширова] јуф шајка си пиле пузлатено* [ТГев(199)]; ~ *и кату гу вúдоха от далéку, гу пожалúха, ча сáкаш* (постоеше можност) *да си одáви. Тогáс гимицúата речé на товá граматúк: "господúне да пýсними едná шајка сос еднó вăжи, да гу зéмимн товá човéк!"* [V,MP, 24]; ~ *човéкот, кату вúде шáјката, влéзе аф нéа, и они гу тегл'áха и гу земáха нéтри аф гимúата. И л'у го вúдоха, сúчки штó бéха аф гимúата, си оплáшиха от нéгу* [V,MP, 24]; ~ *тогај сам Ил'о изл'ази от корабјут, влезе в златна шајка да јутиде на кралицата на гости* [V,MP,172].

**шајтанѓóс** m 'итрец, полн со ѓаволштини' [СКук(340)]; в. **шăјтáн**.

**шáјăк** m 'дебел волнен штоф' ~ *нăврăс чурáпуто сă-нóсăт óни, ги прáвăт пóвике ус шáјăк, ду-тýка*

*фа́ичăт о́ни* (информаторот со раката укажува на глуждовите) – објаснување за називот **кăлчу́не** [ПДој,Ник(136)].

**шака** f 'долниот дел од раката, со прстите, дланка' ~ *ка́ ќи-ј на̣пăлниш двéте 'ша́ки ус-урńс, бóп ил' бńло шó, вńкме: зéх а́јн грắс* [ПК,2(35)]; ~ *цắфте бéли-жăлтинńкави кńтки, кулку ша́кта ка́ тé-ј рăшńрна. Сéтне да́ве ·плóт – малéчки тупчńнка, пắрво сă-цăрвéнки, сéтне стану́ват цắрни* – објаснување за растението **бозăл** [ПК,2(24)]; ~ *ка́-ќ сј-а:-збéриш ша́кта, да:-стńсниш, то:-ј јумру́к: "а́к тă-у́друм а́јн јумру́к, ќи-рăзбéриш а́рăнто"* [ПК,2(55)] – во контекстот има случај кога вокалот во група со сонант се редуцира и се антиципира: *а́рăнто* (наместо 'арното'); ~ *ка́-ќ сј-а-збéриш ша́кта, дă-си-стńсниш пр-ắстто, тó-ј буфтанńца* [ПК,2(27)]; ~ *Са̣-до̣го̣ворńле óти пóјуна́к ќе-бńде тóа шо ќе-искáре пóвеќе вóшки уд-глáафта. Змéо а̣-пикнáл рáкта уф-глáафта и искарáл нéколку вóшки. Ѓу́птино пáк искарáл цéла ша́ка* [ВГев,М(272)].

**шакắ** f 'смешка, шега' ~ *ама Кулу́ф нéмаш кéф, заш*то от нéгу погол'áм имáл покрáј нéгу. Фатńха мóмите да му пра́ват шакắ и да са учáл'ат на нéгу, а́ма тóј сé кахăрлńа* [V,MP, 10]; ~ *Кату гу вńде женá му такá, гу пńта и му вéли: "éј мắжу, што тóлку са чу́диш? Далń ти потắнаа кура́бите или пари нéмаш?" Сáнким тја́нака тńа лакăрдńи ги вéлиш на нéгу кату на шакá* [V,PM(30)]; ~ *Пак царјут, как ги виде, ча са оплашиха фати повике да ги вјаса, за да идат да запрат водите. И они тогас му рекоха на царјут: "аман, царју, ниа сос тебика сакахми да играјми на шака"* [V,PM,59].

**шал*** m 'дел од облеката за завивање односно покривање (пр. на коса)' ~ *дéцăта сéдиа су-мóмите, пра́ва смéшки, пéсни пéиа, мóмити вéзиа та́му, а изгутву́ваа нивéстăта, та́м ша́лува, ра́зни пригáча, прикńјăта, чурéпи плéтиа и пóсле трéбиа жńто, бăлгу́р* [ВЕв,Кор(306)].

**шам** m 'свилена материја' ~ *облечи се, Като, бела кушул'ка] бела ти кушул'ка, Като, морово јелече] врз јелече, Като, шам ти кутнија] шам кутнија, Като, уд триста гроша]* [ТГев(156)].

**ша̣ма́р** m 'удар со дланка по лицето на некого' ~ *На̣-измика́ро, на̣-тава́ дéтто, мó-ј мắка óти óде нă-сирмá́шките да̣-убéра̣ве. И-та̣ка́, гáзда̣та си-ва̣ча̣рáл, а óн удńл у-тимнńца̣та гу-уждирáл пу-а́јн ша̣ма́р* [ВДој,Н(278)]; ~ *ка̣жувáл: "Мé-ј мắка, викáл, за̣шó да̣-кра́де пу-сирма̣шт́иј. Нé-ј а́рна та: ра̣-бóта. Ка ќо:-зéме шéјо, ка ќо:-укра́де му-уждńрам пу-а́јн ша̣ма́р"* [ВДој,Н(278)]; ~ *и вó му-ричé: "Шó мóри ти пра́виш? ... нă-мéн дă-ми-стрắму́ваш – фрáс, трáс, иднó шắмáр. Иш! Ти ми-тéпăш, да-а нéма, гу-устắвń, бигá, си-утńди* [ВЕв,Кор(305)]; ~ *дéтто га-да́де чéшкăта. Удрńла-му адńн шắмáр, зéла-му чéшкăта – нé-си зă-мéн! Бéге-си дéтто уттáм, стра́х мó-ј да-н гу-залóвăт, а́ко вńкне* [ВКук (282)].

**шамијка** f 'крпа со која жените си ги врзуваат косите, а мажите *ус-шắмńјки (тул'бéјне)* си забрадуваат ушите' ~ *глава преврзала Руша с белоградска шамијка* [ТГев(38)]; ~ *шамијка бела, вапцана* (фарбана)*] Ленка на Јосиф таксана* (ветена) *] ох, ох, јаврум аман, ох] они уд гудина ки се земат* ]ТГев(142)]; *му-дắдéх а̣днá кушу́л'а и а̣днá кắрпа*

*и адна́ ја́бу́лка. Уф-пунидéлникут пусéстримите ц-сă-ублéчат уф-ни-вéстини фустáјне, пубрáтимите ус-шăмíјки (тул'бéјне) на-глáвта* [ВГ,С(271)]; в. **шăмíја**.

**Шăмлија** top. 'име на место покрај реката Галик' [ТГев(482)].

**шан** m 1.'достоинство, гордост' (?); 2. изр.: **шано му-падна** (= повредена му е гордоста - иронично) ~*бре́, шо-му-сă-кăжáло, пă сă-л'ý̆те, шáно му-пăднáл* [ПК,2(212)].

**шандан** m 'црковна направа на која се палат свеќи – свеќник' ~ *На царјувата керка таин докарувале, и тјанака кога спиеше, тој гу изјавиваше таинју. И две шандани туриши на царјувата керка: едно златно на главата и, второ сребрено на нозите ѝ* [V,PM,102] – во контекстот се забележуваат две морфолошки посебности: прво да ја споменеме нарушената конгруенција: именката од машки а атрибутот од среден род – *шандан златно и сребрено,* втората посебност е во несоодветната употреба на предлогот **на,** што се јавува наместо 'кај': *две шандани туриши на царјувата керка,* наместо 'покрај' кај царјувата...'.

**шап** m 'болест кај добитокот' (обично кај копитарите) – болното добиче од *шап* не може да оди, криви, т.е. се *шчипчуве,* на устата непрестано има пена, а изметот многу смрди. Се лекува на тој начин што се земаат десетина влакна од опашот на коњ и со нив се трие местото меѓу папците од копитото, освен тоа на болното место сипаат петрол и катран за да не *црвесе* [ТГев(381)].

**ша́пка** f 'цвет' (во контекстот станува збор за цвет од трендафил) ~ *он сă-стóри идну-јáстреб. А брé - у брé, а брé – дáп нă-триндáфил'ут. Г-убукóли* (не: убиколи?) *нéго. "Е, му-вéле, ами кă-д-ă-скíниме? Шáпка! Кă-д-ă-скíниме?"* [ДК,Ран(141)]; ~ *Идни-пéсни, идну ќимăнé, инă-гăга – сфúре. Цáрут му-вéле: "Брé вíкните-гу тó Ѓýптино шу-свúре". "Та шапкăта, му-веле, ут-триндафил'ут дај-ă". Е, дур зéвăт цáрут дă-му-ă-дáде тá шапкăта нă-нéго и давáштем – пррр, сă-стóри прóсо. Сă-тýри тó прóсуто* [ДК, Ран(141)]; ~ *Е, áма тá бáбăта му-рéкла тáка: "Шó ќи-збóрниш – сè триндăфúли д-излéгăт уд-ýстта". Тá шо збурвáла – сè триндăфúли, шáпки лéпи, лéпи... Дéуто дé удéл – сè прудáвăл* [ДК,Палј(122)].

**шапки** pl. 'пуканки' - ако некој за време на луштењето на класови од пченка најде некуј *груздак* (клас) добар за *пукајне шапки* ќе го стори *вишало,* т.е. не ги откинува сите *шл'упки* и последните 3-4 листа од класот ќе ги врзе и ќе направи *вишало* [ТГев(347)].

**ша́пче** n 'сад за пиење вода' [ДК,Лип (105)].

**шапша́л** m 'глупак, неразумник' [СКук(340)].

**Шарафин** (и: **Серафим**) – машко лично име запишано во Гевгелиско [ТГев(114)].

**ша́ре*** (сă) impf 1.'нанесува боја, прави нешто да биде шарено' [ТГев(57)]; ~ *мăлéчкичка, шăрéнка тúквичка за-лúчне, нóго áрно мирúсе. Она-ј жăлтичка ус-шáрки бéли, зилéнки, чúниш чувéк а-шăрáл* [ПК,2(127)]; – опис на една сосема мала, шарена тиквичка (посебен вид), се вика *цинцарка*; 2.'со притисок од нешто шарено врз тесто, остава траги релјефни' ~ *пăскýрник, тó-ј дăрвино капáче, шарéно, ус-нéго сă-шáрăт пăнăгúјте* (лепче што се носи в црква) [ПК,2(95)]; 3. изр.:

**й-ша́рӑт о́чте** (се кажува за жена, девојка со неморално поведение) ~ *шо́-гивиндúјчка-ј та́а, пу-о́чте сӑ-гле́де. Та́-ј не́каа же́на шо-ј ша́рӑт о́чте пу-дру́зи мӑ́же, не́кӑшто́вница* [ПК,2(34)].

**шарен** (и: **шӑрен**) adj 1. 'кога нешто не е еднобојно' ~ *мори на та л'ул'ка Назлӑм Сирма. Л'у-л'а-је] мори јубличена шарен фустан, л'у-л'а-је] мори, шарен фустан јун басмаси. Л'у-л'а-је. Мори јутад иде Калеш Андон. Л'у-л'а-је* [ТГев(69)]; ~ *три дивојке сусам берат[ песма пејат спрутив мене[ жал ми падна, ѕан дивојко![ си искарах шарен кафал[ си засвирех спурти нихка* [ТГев(338]; ~ *го́рскӑта ја́рбица-ј шӑре́на (по́лскӑта си́ва)* [ПДој,Ник(126)]; ~ *пу́пуниц еј пи́ле, пе́е нӑ-про́лит, кул-Бла́гувиц, о́н-еј шӑре́н, бе́ло-ѕӑрве́нко, и́ма цуцу́лче нӑ-гла́фта. Пе́е: пу́-пу́-пу́, ку́лку ја́рбица-ј* (< јаребица-е – со редукција), *а́к тӑ-прӑби́е сӑбӑјлин нӑ-гла́дин куре́м* (стомак) *ќи-ти-смӑрде дио* (издивот) [ПК,2(92)]; 2. 'предмет што има украсни, релјефни детали' ~ *место брке да кундисе] арисал место биндисал] насрет село на мирата] на таја трева зилена] крај тија чешми шарени] крај тија води студени* [ТГев(98)]; ~ *кинисала мома, ле ѕаним] за вода да јоде, вода да налије] уд новата чешма, нова ем шарена] глава да измије, ле ѕаним] глава да измије, коса да раскаче* [ТГев(196)]; ~ *палај* (барај) *си извор студна вода] копај си бразда длӑбока] слимни ја доло јов чаршија] викај си мајстур нејуженин] направи чешма шарена* [ТГев(212)]; 'со притисок остава траги релјефни' ~ *пӑску́рник, то́-ј дӑрвино капа́че, шаре́но, ус-не́го сӑ-ша́рӑт пӑнӑги́јте* (лепче што се носи в црква) [ПК,2(95)]; 3. 'тој што има дамки по лицето, по кожата' [ДК,Лип(103)]; 4. изр.: **шарено теле уф ластини леже** (загатка = лубеница) [ТГев(290)]; **не́-си ут-шӑре́нта кра́ва** (се кажува за човек што бара за себе да има повеќе и поубаво) ~ *зӑшо́ дӑ-т-да́ат нӑ-те́бе по́виќе и по́ӑрӑнто, ти́ не́-си ут-шӑре́нта кра́ва* [ПК,2(181)].

**шарено оро** n 'оро во кое играат мешано машки и женски' – свадбата завршува приквечер кога во дворот на младоженецот се игра *шарено оро* на крај свекорот што игра напред го внесува орото дома и тоа е знак дека свадбата завршува, свирките престануваат а тапанарот го фрла во висина *чукалото* зборувајќи: *"Вaja гудина винчајне – ду гудина криштејне"* [ТГев(189)].

**шаре́нук*** adj, dem. – в. **шаре́н** 1. ~ *та́-ј шаре́нка, мале́чичка, ре́тко мо́ш сӑ-сре́тне ту́ка* (објаснување за називот *и́нска куко́шка)* [ПК,2(52)]; *тӑрна́рка* ~ *то́-ј пи́ле, кулк адна ја́рбица-ј, шаре́нко-ј* [ПК,2(117)] – опис на птицата *тӑрна́рка*.

**ша́рка** f 1.'црта нанесена на нешто (пр. на материја, или слика), во боја што се разликува од основната боја' ~ *миса́л'ут* (ткаена крпа) *еј тка́ин су ша́рки, уф-не́го сј-о-зӑви́вме ле́бо и си-но́сме рӑчо́ци нӑ-по́л'то* [ПК,2(73)]; ~ *мӑле́чкичка, шӑре́нка ти́квичка за-ли́чне, но́го а́рно мири́се. Она-ј жӑлтичка ус-ша́рки бе́ли, зиле́нки, чи́ниш чуве́к а-шӑра́л* [ПК,2(127)] – опис на посебен вид тиква – *цинцарка;* 2. изр.: **то-ј ут-шаркӑта нӑвонка гааре** (= кога нешто, пр. барање, ги надминува прифатените норми) [ПК,2(139)].

**шарлага́н** (и: **шарла́н)** m 'производ што се добива со мелење на *сусам* (односно од друга маслодајна култура, пр. од *сончоглед*) – зејтин'. Сп. опис како се добива *шарлаган* – *сусамут* се носи на воденица (специјална) кадешто се пече во фурна и кога ќе се олади се меле со воденични камења. Пред печењето *сусамот* се држи во *саламура* (солена вода). Кога ќе се сомеле се добива црна пифтијаста материја *(тараун)* што повторно се пече во специјален казан, а потоа се сипа во голема вреќа *(арар)* направена од козји влакна и под притисок се цеди *шарлаган. Тараунот* некои го викаат и *таан* [ТГев(359)]; ~ *чуре́ко сă-но́се нą-ąрма́сăнте; та-ј пугача, сă-пра́ве уд-у́буво чи́сто бра́шно, а уд-го́ре-ј но́гу у́буво нąша́рна ут-са́мто те́сто. Нą-ма́жна-ј ус-шąрла́н, а се́тне-ј нą со́л'на ус-шике́р* [ПК,2(132)]; сп. начин како се прави ориенталното јадење: *ама́м бајалдѝ* ~ *сă-пра́ве ус-цăрни патлиџа́не, ус-но́го лу́к и ус-мăгдăно́с. Сă-пулѝиве ус-но́го шăрла́н и сă-пече. Уд-то́о ја́дне ама́мо бајалдиса́л* (му се слошило) *јаде́јќи, от било ного убуво јадинто* [ПК,2(19)]; — на третиот ден од *Бужиќ* многу луѓе одат в црква и носат *панагија*. Семејствата што тој ден слават носат в црква голема свеќа, еден *чирек шарлаган* и малку памучна преѓа за фитил на црковните кандила [ТГев(90)]; — *шарлаганот* учествува и во лекувањето на рани од изгорено: треба да се измеша малку *шекер*, малку *шарлаган* и малку *кана*, смешата се загрева на оган, потоа (откако ќе се олади) се става на раната [ТГев(238)].

**шаренило*** n 'нешто што се јавува во повеќе различни бои' ~ *сăта тија планини су сăта му градишта, села, манастира, курији и др. работи, су сăта поле шо гу имат упашано като су зунка, су блаттă, су рекатa шо е пуслана като платно ув него, су селта расијани по полјто, су друзи турлиј шаренила* [МЕ,Р(71)].

**шати-кути** — изр.: тоа се кажува кога мало дете почнува да оди, т.е. кога заодува [ТГев(482)].

**ша́ф** m 'коњ исправен на задните нозе' [СКук(340)].

**ша́фир** m ~ *то́-ј де́виро шо о́де ус-није́стта* (на свадбата) [ПК,2 (139)].

**шафле** impf 'кога некој зборува неразговетно, кога не може јасно да ги изговара гласовите' – се лекува така што се подига јазикот и со остар брич се пресекува онаа тенка жиличка што го врзува јазикот со непцето [ТГев(127)].

**шафол'** m 'мала порција за слатко' [ТГев(427)].

**шашо** m 'тој што се однесува неконтролирано'; со исто значење: *истрисен* односно *абдал* [ТГев(227)].

**Шашово бунарче** top. 'кладенец на патот од с. Стојаково до с. Спанчово (кон Солун)' – во минатото, до Балканските војни патот го одржувал *Шашо* (муслиман од с. Богородица) и оттаму останало името на кладенецот. Имало уште: *Шашово јаворче, Шашова Чешма* [ТГев(482)].

**шашардисуве*** impf 'кога некој некого го "зачарува", односно крајно го вознемирува' – кога некој ќе *наиде на самовили*, тие обично го *шашардисуват и забрауве сѐ* и тогаш тие можат да го водат каде што ќе посакаат [ТГев(309)].

**шаштѝса** pf 'се збуни' ~ *отѝдоха наедно́ сос не́гу аф една́ висо́ка го́ра: та́мо му бе́ха магазѝите на*

*деветја хајдути. И кога му отвори хајдутинот магазиите, што да види граматикот? Шаштиса сос толку имани, што имаши аф ониа магазии* [V,PM(21)]; ~ *пак тој ја забави кралицата нетре в гимиата, шаштиса и, га изл'ават горе на триферич, кога гленда кралицата – градот си загуби, сал мори гленда* [V,PM(172)].

**шваќнуве** impf 'се занесува, станува неразумен' [СКук(340].

**шебој** m, bot. 'украсно растение со убави, мирисливи цветови' – секоја куќа има бавча во која покрај *шебој* садат различни цвеќиња: *црно око, стратур, кăз назли, пулинско* и др. [ТГев(304)].

**шедба** f 'прошетка' ~ *едно врјаме имаши две братќа, излезоха да са шедба шетат; отидоха аф баирот, тамука најдели две корини смокви* [V,PM(21)] – проширената употреба на бројот *две* (форма за ж. род) и кога се однесува на машки, сп.: *две корини*, проф. Конески ја објаснува како влијание од грч. јазик; ~ *тога веки мајка му киниса та отиде на царјуви конаци, сос млогу страх стојала таму и пак, биз да кажи на царју ништу, са вăрна. На онова час царјут излези по двору, да си шедба шета, и га виде* [V,PM(88)].

**шеисет** num '50+10' ~ *се-нăуружáа некуј шеисет души и му-дăдеа пушки. дă-се-брáнăт áко дојде Вăндо, оти они ут-селăто беа кăту издајници. Се-свăлија доле и утидија гу-фăтија Дíме Тапувут* [ВЕв(299)]; ~ *стана Петро, утиде на гробот; и са навиде да гледа саванот што беши само; да си бига, да са чудиши за ва чудба. И ви двe биле шо удиле на таа ден на село шо беши шејсет мили далеко* [MV,K(252)].

**шеј*** m 1.'работа, предмет, ствар' ~ *тоа детто, шо сă-рудило, фăтило живини да-јаде. "А да бегме, сестричко", ричел братут. Да-земиш стомната и чешил'ут и бричут – тиа три шеаве"* [ВГ, Мач(268)]; ~ *а пă тáтку-ми пред две дена утиде, беше рибáр, дă-и-кревăт шеива шо-имăше тáму, дă-не и-пустăт вóăта* [ВЕв(297)]; ~ *"на ти това кесе и това кепе, дар од меника". Типăра стана детету, му вели на старио: "харну, деду, ми ги даваш тиа шеови на меника, ами да ти питам , што да га чинам?"* [V,PM(33]; ~ *кажувáл: "Ме-ј мăка, викáл, зашó да-кра́де пу-сирмаштиј. Не-ј арна та: рабóта. Ка ќо:-земе шејо, ка ќо:-украде му-уждирам пу-ајн шамáр"* [ВДој,Н(278)]; – трудната жена не треба на никого да му завиди и *око да не и устане на некуј шеј*, зашто сопственикот не ќе има никаква корист од таа работа [ТГев(104)]; сп. опис на настанот *свршувачка:* при свршувачката родителите на девојката и на младичот меѓусебно ќе разменат подароци, т.е. *ќе разменат нишан;* во бовчалакот од девојката има повеќе работи за свршеникот, свекорот, свекрвата и најблиските: кошули, гаќи, *ризи* (пешкири), *пачети* (крпи), свилени *кавраци* (шамии), чорапи. По неколку дена свекрвата ја повикува *армасницата* (свршеницата) да дојде *да дипле шејве* (да ги редат стварите) што биле закачени на јажето да ги гледаат жените. На враќање, кога ќе ја испратат на свршеницата ќе и подарат повеќе овошје и слатки работи, оти не е добро *да се испрате сус празни рăце* [ТГев(153)]; 2. 'долна облека' ~ *дај-ми шејве да-с-ублечум* [ПК,2(139)].

**Шеј-Хани** top. 'име на место на половина пат меѓу Стојаково и Солун, таму имало *ан* каде штоноќевале кираџиите, покрај р. *Галик*' (станува збор за периодот пред Балканските војни) [ТГев(423)]; сп. *шеј* 'работа, ствар, пр. дел од облека'.

**шејтан** m 'погрден збор, ѓавол' – родителите се шегуваат со децата и додека се мали ги нарекуваат со различни имиња: *шејтан, вулувар, урачо мој, даскале мој;* кога ги грдат: *урсус, куче ниедно, криш врат, акни, пукни, гебер* и др. [ТГев(129)].

**шéјче** n, dem. – в. **шеј** ~ *ни́м дă-бéриш нóго кăсăвéт, шéјчито тé-ј спáстрино* (наместено на сигурно место) [ПК,2(105)].

**Шемата Сăбута** f 'така се вика саботата пред *Сирната недела,* кога се држи **мăртвин – Умрело дете за баничка**' (зборот **шемата** има значење 'немир, расправија') [ТГев (32)].

**шен** adj 'весел, расположен' ~ *шéн дă си, кýме* [СКук(340)]; ~ *вáадăн сум шéн, мăжум ќéрка* [ПК,2(139)]; ~ *кумшíкта вáадин цéл дéн кăткăдíсе* (гласно се весели), *нóго-ј шéн, кóј знáа шó-ј тóо* [ПК,2(66)]; ~ *зăтéјко* (татко) *ви́каа: нă-Глигóр дăлбóк мо-ј џéбо, зăтóо си́н-мо виздéн еј-шéн* [ПК,2(160)].

**шенли́а** adj 'расположен' – в. **шéн** ~ *шенли́а-ј гáздата нéшто, нă-áрно дé-ј* [ПК,2(139)].

**шенли́к** m 'весела расположба' [СКук (340)].

**шéнпа** f 'дланка со отворени прсти на раката; шепа' ~ *и му вéли: "јунáк, ми́лин си́нку, ти́нака товá добро, што ми направи́ на мéника, јáзе нéмам со што да гу повăрна". И јунáкот са благодари́ от тáја рéч, изваді́ една́ шéнпа алтăни, дадé* [VPM,7]; ~ *И тојнака, кату фăрли џиритут, га провали стомната, и, без да сака, фати жената да плачи Как га виде тојнака, ча плачаши, извади од пазвата му една шенпа пари* [V,PM,70]; ~ *тојнака му вели: "што да ти помн'а цару? Јазе сам гувидарскиј син, и пак да ме чини некој таков поклон и таков чест, и да имах, ке да му дадох една шенпа алтăни!" Кату чу царјут таков одговор, си усрамоти* [V,PM,95].

**шéрза** f 'превозно средство, такси' ~ *нáм дур-дă-сă-нăјáдне дóјди рéјзут. Му-бéге. Ми, сá ни́е шó ки-прáјне? Му-вéл'ăм: ки-óјте нăтилифóнут, ки-пýштте дă-дóјде шéрза, дă-тă-зéве* [ВМ,Цăр(319)].

**шерăни́га** f, bot. ~ *тá-ј ки́тка, сă-лóзе пу-зéмната, цăфте бéло и цăрвéно, си́тничко* [ПК,2(139)].

**шес** num '5+1' ~ *дојдé врéме, роди́ла еднó мóмче и спрăт тýрскиј зáкон му турили името Кулуф. И когá дојдé дéтето на возрас пет или шéс години гу пуснá татко му на учи́лиштето* [VPM,7].

**шестотина** num '500+100' ~ *владиката му вели: "бре братку, кату ми беши страх от тиа аскерите, имах околу шестотина парчи от тиа карагроши не знајах, как да ги искриам: на тиникиа да ги турја, ке да ги најдат"* [V,PM,39] – во контекстот среќаваме пример за проширената употреба на предлогот **'на'** кога упатува на внатрешност, наместо 'во': *на тиникиа да ги турја;* втора посебност претставува употребата на множинската наставка **-и** кај именки од ср. род: *шестотина парчи* (наместо 'парчиња') – веќе рековме дека ваквата проширена (или поточно: обопштена) употреба на множинската наставка **-и**, може да се смета за позајмен образец од тур. јазик.

**шета** (и: **шете**)* impf 1. 'оди, се движи' ~ *имáло éдно врéме нéкуј тăргóвац кóј шатáл уд-грáт на-грáт. Шатáјќи дујдéл на-нéко пристáнишче, испаднáл уф-нéко сéло. Бíло дóцкăна* [ВДој(277)]; ~ *и така киниса и отиде аф гората, шетал млогу време гладин без л'ап, без вода жадин, и на толко време не излезе прет негу никаков дивик; и не можиши веки да траи* (издржува, поднесува) *от гладиа* [V,PM,83]; ~ *Иван и Тíна устанáле при дéуто. Он са-трудíл да-им-ги-замéне рудíтал'то. Ка-напăлнíл Иван усумнáјсе гудíни, бíл нóгу сил'ăн ургéн. Он сéкуј дéн шатáл пукрáј Вáрдар пу-залéнте ливáди* [ВДој(277)]; ~ *ут-тáмка, é, сéга тéрат кóј-е. Уддéле пá на-тó арамíјта. Пá да-са-пíтат. Он ин-кажáл: "Сјá, дíми таквá-ј рабóтта, туварéјте éдна камíла пáри. Ќа-шéтте наíс сéлто"* [ВДој,Н(276)]; – сп. обичај: ~ *нă-Прóчка* (празник кога помладите одат кај постарите и бараат да им ги опростат евентуалните грешки), *вéчăрта íма адéт: нă-мутувíлка* (домашна направа, се користи при ткаењето) *ќи-сă-вăрзе вáрно јајце, сусáм áлва и тáткуто ќ-а-шéте мутувíлкăта; кăнáпо ус-áлăфта и јáјцто сă-мáат, а дрýјсте шо сéдăт укул сóфăрта зéет, д-о-лáпнăт јáјцто-ли, áлвăта-ли. Е, нă-тó му вíкме, тáа вéчăр: нíă лáнцкиме. Нă-Прóчка адéт нé-ј* (< ни е) *дă-лáнцкиме* [ПК,2(67)]; 2. 'се разонодува' ~ *óди, шéшти, чíни, áма сè ус-акăл; уд-цилýфка дýпка нé бíве* [ПК,2(205)]; ~ *нă-шăквí куш вáска, шо сă-шéшше цéл дéн, ус-арáм вé-ј лéбо шо-јáјше* [ПК,2(205)]; ~ *дăнéска шéте, ýтре шéте, и сус-цáрската мóма се-рăзгувáрăт. Днéс се-рăзгувáрăт, ýтре се-рăзгувáрăт и флíзăт уф-аднá грăдíна, дéка нéма нóго нарóт* [ВКук(281); ~ *тога веки мајка му киниса та отиде на царјуви конаци, сос млогу страх стојала таму и пак, биз да кажи на царју ништу, са вăрна. На онова час царјут излези по двору, да си шедба шета, и га виде* [V,PM(88)]; 3. 'се изживува (со негативна конотација)' ~ *тáа фăп, ут-пáри ăздисáна. Фăтíла дă-сă-ублéкфа, дă-излéга, дă-си-пýле дрýзи мăжи, дă-си-шéта. Тó нé-гу испýл'ва íч дéка лéже* [ДК,Палј(123)]; ~ *нéкаа мóма-ли, жéна-ли шо шéте нóго, знáјш пу-тăквí рăбóти, тáа-ј кут рăзбукíна бíшка* (кога се оплодува бишката, свињата се вика дека *сă-бýка)* [ПК,2(67)]; 4. 'лази некаков инсект по телото' ~ *на-вéчăрта уф адíн јургáн ќи-спíјте, на аднá пéрница. Ама тă апáло, шитáло, нéма да мăрдниш íч: куту двé дăрва ќи-клáјш – мăрдат дăрвата?* [И,Гг(112)]; 5. 'се движи со определена цел' ~ *му рече на татко му: "тати, јазика сакам да ида да си шетам твојта замја, да видам, дурде дăржи сăнăрот"* [VPM,51] – на редакторот на Зборникот (на Верковиќ) не му било познато дека во периферните македонски говори под влијание на балканската јазична алијанса се среќава беспредлошки додаток за место. Па оттаму случајот во контекстот: *да си шетам твојта земја* (м. 'по твојата земја') го третира за грешка (оваа специфичност досега се поврзуваше со западното наречје, примерот, ги има повеќе, потврдуваат дека беспредлошкиот додаток за место, како и други балканизми се познати и во југоисточните мак. говори; ~ *Јана платно ткаје[ скрипчијна ји*

*фрчат[ куту на плакајне[ Јанина свакрва[ Јанина јатрва[ Од рид на рид шетат[ л'ута змија бркат, л'ута ми л'утица* [ТГев(328)]; ~ *и тојнака тогас му вели на царјут: "да ти кажа, царју! Преди три години бех шетал на курбет, хекимџилăк чинал"* [V,PM,36]; 6. 'оди некаде за да прави зло' ~ *тúа дéнуве (уд-Бужúк ду-Вудúци), стáрте вúкăт кăркóнџăлто* (ѓаволи) *шитáли, зă-тóо и-вúкăт пугáни дéнуве* [ПК,2(91)]; 7. 'оди по нужда' ~ *Сиромахут му вели на владиката: "господине владика, фчера мојто дете кату плачаши на дворут падна от неботу един карагрош. И пак динеска јазе, кога станах рано, излезох по дворут мој да си шетам, и от пред меника паднаха две-три карагроша"* [V,PM, 38]; 8.'гостува' — сп. обичај: на вториот ден од *Бужик* в црква одат само старци и баби, откако ќе заврши црквата во групи од 5-6 души одат по куќите *да шетат* (= да гостуваат). Тој ден секоја куќа се спрема да ги дочека *шетачите* (гостите). *Гостинската соба*, каде што ќе ги сместат гостите е покриена *сус шарени черги*, покрај ѕидовите има наместени *перници;* уште од *тремот* (претсобје) гостите ќе речат: "*Ристос са роди! За ного гудини!*" [ТГев(88)]; 9. изр.: **си-шéте гăзо** (= не работи, си губи времето) ~ *другáрто дудéк сă-мăчаа, пичáл'аа ти-си-шéтше гăзо, сјáа нéк ти сă-смéе свéто* [ПК,2(194)]; сп. загатка.: **гладна кучка низ гора шете, па гладна си дома иде** (= секира) [ТГев(290)].

**шетач** m 'гостин' — на вториот ден од *Бужик*, откако ќе заврши црквата во групи одат по куќите *да шетат* (= да гостуваат). Тој ден секоја куќа се спрема да ги дочека *шетачите* (гостите) [ТГев(88)].

**шеќерл'еме** n 'заразна болест кај свилената буба' – болеста е опака, ако се загнезди во некоја куќа лесно не заминува, бактериите се опасни. Селанецот мисли дека оваа болест доаѓа поради променливата температура во собата каде што е семето од свилената буба. Луѓето ја лекуваат на тој начин што лисјето со кои се храни бубата се попрскува со негасена вар и секој ден во собата палат сумпор [ТГев (412)].

**шиа** f 1.'дел што телото го поврзува со главата – врат' ~ *и кату влéзоха на градó, видé едúнојут побрáтим, дéка продáваши нéговите драгуцéни кáмини, и заеднóч Кулýф гу познá и гу закачи* (го зграпчи) *за шиáта* [V,PM,8]; ~ *и тóј нúкнува и му вéли: "тýри гу брáте, ти са мóл'а нá врăх шиáта ми!" Тогáс тóј велú на женáта му: "áх, жéну, нé е нáш јáгнето, л'у ми гу дадé да гу закáрам на дјáвола"* [V,MP, 147]; ~ *Онúа брáтќа имáли две кóни, кóните ги назóбеха и, как клáтјаха кóните глáвите, му пáждаше чумéнут от тóрбите, от тáму јáдјаши бúшката. Бишкáринот кáк видé га фати бúшката, га вăрзá за шúата* [V,MP(116)]; ~ *јáзе ки вúкнам еднóч, тéнака ке да излéзат да ми гóн'ат, и кáк ке да ми дрăпет да ми хáпјат на ýстите му ке да си залипјáт. Тогáс тúнака да ги фáтиш да им скúниш по еднó влáкно от шúата"* [V,MP(124)]; 2. изр.: **нé пу-врáт, пу-шúа** (= се кажува за да се потенцира дека нема разлика меѓу едно и друго нешто, т.е. дека не е точно кога некој го тврди обратното) [ПК,2 (139)]; **свúј-мо шúита** (= немој

да го штедиш, казни го) ~ *ка́ не́ тă-слу́ше, сви́ј-мо: шúита кут-нă-врăпча́н* [ПК,2(192)]; со исто значење: **стăпни му-нă-ши́ита** ~ *на-тăко́в стăпни му нă-шúита, та-ич не́-му-сă-ми́сли* [ПК,2(195)].

**шибој** m , bot. 'вид цвеќе, многу убаво мириса' ~ *у́ф-градина ал-шибој] Илија и Шинка един бој* (иста висина) *] ох, ох, јаврум аман, ох!] они уд гудина ки се земат*[ТГев(142)]; – во контекстот предлогот **уд** (од) се јавува наместо 'по': *они уд гудина ки се земат;* в. **шебој**.

**шиви́к** adj 'пргав, жив, подвижен, работлив' [СКук(340)].

**шигуртá** f 'сигурност, осигуровка' [СКук(340)].

**ши́е*** impf 1. 'со игла вовира конец во некоја материја' ~ *ба́бăта ви́ка: "Ку́ти, ку́ти, ку́ти! На́, на́! На́ тро́ ко́ски дă-ја́диш!" Де́дуто ве́ле: "Ку́чка ја́де, ку́чка ви́ка!" – "Шо́ та́ка ве́лиш, бе де́до?", му-ве́ле. – "Е, ва́ пу́ста мăки́на шу-ши́е ми-сă-рăсúпи"* [ДК,Дур(146)]; 2.'од материјал прави облека' ~ *са́ке дă-шúм но́ф фуста́н, то́о га́ре* (веќе) *сă-скăпа́ (скина́)* [ПК,2(103)]; ~ *ца́рут гу-упиту́ва си́нут да́ли сă-нау́чăл за-на́т. На́јгул'е́мто де́те му-ве́ле де́к сą-нау́чăл ма́лце. "Мо́ји – му-ве́ле ца́рут – да-ми-ши́ји адна-ру́ба"* [ВКај,Ран(270)]; сп. празноверие: кога се шие нешто на облека што не е симната од телото треба парче конец да се стави в уста, "за да не си го сошие умот" [ТГев(249)]; 3. изр.: **ти́ дек ши́јш, а́ска сă-му́шкум** ~ *а́с ги-зна́м по́вике ут-те́п т̄ија рăбо́ти, по́рано ут-те́п сум и-прăува́л* [ПК,2(199)].

**шиини** n 'занаетчиска дејност кога се приготвува облека и сл.' ~ *И с неколко дена дојдоха даскалите на Солун И тој зема от терзиите рубиту, зема и даскалите, ги занеси на Богариово, припорăнче да ја научат армасницата сичко – от готвиш, от шиини, от врева* [V,МР(164)].

**ши́јн*** adj 'нешто направено со шиење' ~ *мо́ж де́-ј ши́јн, мо́ж де́-ј пле́тин. Гу-но́сăт и мăшките и же́нцките* [ПК,2(44)] – се однесува на облеката елек; и: **шијан** ~ *Кога е чујала Димка, калеш Димка] и тоги си веле на Митре терзијче:] "Еј Митре, Митре, ти чапкăн терзијче] прави как што знајш, чум ти је пугача на слăнце печена] и на мене фустан биз конци шијано"* [ТГев(204)].

**шике́р** m 'бела, тврда супстанца со благ вкус; се добива од шеќерна репа, односно шеќерна трска' ~ *Чуре́ко сă-но́се нą-армáсăнте. Сă-пра́ве уд-у́буво чи́сто бра́шно, а уд-го́ре-ј но́гу у́буво нąша́рна ут-са́мто те́сто. Нąма́жна-ј ус-шą-рла́н, а се́тне-ј нąсо́л'на ус-шике́р* [ПК,2(132)]; ~ *нă-Бла́гувиц* (име на празник) *нă-мăле́чките мо́мички им-ду́пат у́шичките, дă-им-кла́дат убе́чки. Нă-то́о де́н мо́мичките сă-зăу́чуват дă-ме́сат. Дуде́к ме́сат ма́јките им-со́л'ат шике́р уф-те́с-тто. Пра́вăт бла́га пуга́ча* [ПК,2 (23)]; ~ *Ниве́стта ќи-ј-прăсе́е сфа́тăфтто сус-учуме́н, шике́р и бубăке́рно се́ме. Они но́сат нą-ниве́стта џубе́,* [ВГев,С(270)]; ~ *мле́чникут-еј ја́дне, сă-пра́ве ус-мле́ко, шике́р и ја́јца, ут-стра́нта и́ма кра́шник* [ПК,2(74)]; ~ *за-ина́ тапса́ баклава́ три́ прăста́, ина́ ука́ ш'ќе́р, идна́ ука́ ме́т, ука́ и пулуви́на бра́ш'ну и сто́ дра́ма ниш'иш'те́, пулуви́н ука́ ш'ими́гдал* [ВБог,Су(342)].

**шикирлија** adj 'нешто засладено, сп. шикер' ~ *уд мајка рудена на сам ден Благувиц] на сам ден Вилигдин,*

*лудо, сум крстена] сус рујно, благо вино, лудо, сум бајнана] сус бело млеко, лудо младо, пулијана] за тоја сум лудо, бела ем црвена] бела ем црвена, блага шикирлија* [ТГев(97)].

**шикирџи́а** m 1.'тој што прави и продава слатки, бонбони' [СКук(340)]; 2. ~ *уф-Сру́мица и́ма фамил'а Шикир-џи́ци. Ти́а би́а едно вре́ме, са́мо о́ни пра́ваа шике́р, бумбо́не, лăку́м, такви́ рăбо́ти* [ПК,2(139)].

**шикирџи́јница** f 'слаткарница' [СКук (340)].

**ши́кла** f, bot. 'семка од шишарка на иглолисно дрво, таа се јаде' [СКук (340)].

**ши́книн** adj 'тој што се однесува чудно, ненормално' [СКук(340)]; ~ *о́став-го, н'о-гле́диш це́л еј-ши́книн* [ПК,2(139)].

**шикну́ве** impf 'исплашува, односно изгонува птици, ги тера да фркнат' [СКук(340)]; ~ *шикну́ви-ј пи́лците, да-не́ ри́ат уф-та́хтите* (мала леа за расад); во односнава регија со исто значење: ~ *и́шни-ј куко́шките, сè исчупка́а мере́џките* [ПК,2(139)].

**шикосин*** adj 'материја извезена со срма, со убав изглед' (?) ~ *отат иде, лудо младо, дури силин, дури вилин] ка се вије, ка се крије] куту прчка царничкова] дури на којн не си вѓаје] на зинѓији не си стрпке] дури узда не си држе] седло му е шикосано] узда му е позлатена* [ТГев(177)].

**Ши́л'а** (<**Василка**) – ж. л. име запишано во Кукушко ~ *нă-Вăрва́ра* (празник) *са́кум Ши́л'ка дă-мă-пуле́зе, о́т и́ма ле́сна пулизи́а. Диме́к ле́сна ин-еј-но́кта* (ногата), *убуво ќи-ни-оде* [ПК,2(166)]; ~ *та́а сна́а-ти мăр Ши́л'о це́л де́н ви́се пу-вра́тте, ка́ не́ сă-стрăму́ве* [ПК,2(154)].

**шилеже** n 1.'така се вика младо машко јагне, на 2 години' (ако е женско: *звиска*); 2. fig. 'мало, уште некрстено дете' – новороденчето додека не се крсти не смее да се носи надвор, ниту пак смее да се бакнува, зашто се третира за нечисто и го викаат со различни имиња; освен *шилеже*, уште: *ѓупче, путфрлено* (ако е машко), *пуже* (ако е женско) [ТГев(113)]; 3. 'нежно, слабуњаво дете' ~ *и́мум до́ма а́дно шиле́же, ни́што не́ апи́не* (каснува) [ПК,2(139)]; – детето што *не вирејe* (не напредува) се лекува со баење, или *"гу фрл'уват на зора":* во сабота рано наутро *прајасина жена* (таа што престанала да раѓа) ќе го изнесе детето надвор и кога зората ќе забели три пати ќе го подигне во вис, ќе се сврте кон исток и ќе рече: *"На ти зоро болно шилеже – дај ми здраво"*; утредента ќе го однесат детето в црква, ќе го остават на земја и свештеникот со причеста ќе помине над него [ТГев(123)].

**ши́ло** n 'метална направа со остар врв, служи за отворање дупки'; сп. гатанка: *Ши́ло би́ло* (погрешно пишува 'боло'), *пу го́ра оди́ло, трăн не́ устăви́ло* (= брич) [И,Гг(122)].

**ш'ими́гдал** m 'крупно мелено брашно, гриз' – се користи кога се прави *баклава:* ~ *за-ина́ тапса́ баклава́ три́ прăста́, ина́ ука́ ш'ике́р, идна́ ука́ ме́т, ука́ и пулуви́на бра́ш'ну и сто́ дра́ма ниш'иш'те́, пулуви́н ука́ ш'ими́гдал* [ВБог,Су(342)].

**шиминдифе́р** m 'железница, воз' [СКук(340)].

**шимшир** m, bot., Buxus sempervirens 'декоративно растение со ливчиња што остануваат зелени и преку зима' ~ *то́-ј на́јја́ко дăрво, ра́сте но́го пуле́чка. Ра́сте кут бу́нче, ус-*

*сітни ліхчита-ј. Да-стáне дăрво, трéбе тóлко врéме кулку дạ-устăрéе чувéк* [ПК,2(139)] – во контекстот е присутна архаичната наставка за множина кај именките од среден род -ѧта: *сітни ліхчита.*

**шимширов*** adj 'нешто направено од дрвото шемшир (во случајот *толчник* со кој се удира кога се толче лук)' ~ *óн éј ут-шимширóво дăрво* (чукалото, толчникот), *ус-нéго сă-чýке лýк* — се среќава и со пошироко значење – кајче направено од шемшир: ~ *"Не ми е жал , кузум братко Ѓисто] не ми е жал от* (пишува 'ат') *ти мен ма лажа] тук ми е жал оти не ми кажа] тук ме лажа ду девит гудини] ти ме тира уд Дунав за вода] а јас не знам Дунав дека тече"] Јутад иде шајка шимширова] јуф шајка си пиле пузлатено* [ТГев(199)].

**шинан** (и: **шинин**) adj 1.'изместен зглоб, односно местото каде што има изместен зглоб' – се лекува така што на тоа место се става жолчка од јајце, што се посипува со пепел и со крпа се стегнува. *Шинувајнето* може да биде на половината, на вратот, на раката или ногата (таму каде што има зглоб) [ТГев(126)]; 2. иронично за некој што е мрзлив: ~ *сéдни-си, óт сă-шинá уд-рабóта, димéк нạ-бужéм еј-шінин* [ПК,2(139)]

**шине (са)** pf'кога ќе се измести зглоб' – се лекува така што со прстите полека се мести и се става жолчка од неварено јајце, таму каде што ќе се скине жолчката се мисли дека таму е *шинано*, тоа место се посипува со пепел и со крпа се стегнува. Односново лекување се вика *јајца капајне* [ТГев(126)].

**шиник** m 'дрвена мерка за жито, собира околу 10 кгр.' ~ *ним стој Перло, на брегут] брег са роне, ки падне!] – "Кам да паднам, да јумрам] да не гу земам млад Јумер] Јумер си јоде на аскер] кутал пари ки си носе] шиник вошки ки донесе"* [ТГев(369)].

**Шинка** – женско лично име запишано во Гевгелиско [ТГев(114)]; ~ *уф-градина ал-шибој] Илија и Шинка един бој* (иста висина)*] ох, ох, јаврум аман, ох!] они уд гудина ки се земат* [ТГев(142)].

**шинувајне** n 'чинот на изместувањето на зглобот од своето место' – *шинувајнето* може да биде на половината, на вратот, на раката или ногата (таму каде што има зглоб). [ТГев(126)].

**шипка** f, bot., Rosa canina 'растение од родот на розите, но диво, со мали цветови, расте како грмушка'; сп. *сăрбугăзíца – тó-ј шíпка, ут тíй дúвите трăндáфиле* [ПДој,Ник (124)].

**шира** f 'сок од грозје, благо вино' – сп. како се прави вино: кога ќе се собере грозјето се тура во *груздуберско* (или *груздарско) курито* каде што прво ќе се исече со мотика а потоа се гази со нозе. Кога добро ќе се изгази тогаш *се точи шира* од која се вари *пекмез*, а останатата *шира* заедно со *кушјната* ја оставаат во коритото да *преврие* и да стане вино [ТГев,354].

**ширбет** m 'засладена течност од шеќер во вруќа вода' ~ *отиде гнусниот, направи аф една чаша един л'ак куту ширбет. Отиде, вели на царицата: "царицу моја, на ти това ширбет, ми гу даде царјут да гу пији!"* [V,РМ(61)]; ~ *тăтлíа сă-прáве ус-прéсно сíрне, бéло брáшно, јáјца. Сéтне сă-пупáре сус ширбéт. Сíрăнто сáке дé-ј éптéн прéсно, биз ич сóл'* [ПК,2(117)]

– во контекстот се присутни две посебности, едната граматичка – употреба на перфективен презент: *се́тне сă-пупа́ре,* втората лексичка: употреба на глаголот **саке,** со значење 'треба': *си́рăнто са́ке де́-ј пре́сно.*

**ши́ре** impf 1. 'прифаќа, сместува нешто на широка основа, во случајот во отворот (устата) од вреќа' ~ *и уддéл по́по нă-бăџа́та. То: ши́ре сус вре́јкăта, бра́т-му мăру́ве сус-ку́тлăта* [ПДој,Ник(161)]; 2. – **(сă)** 'кога нешто зафаќа широк простор' ~ *и ка ки-до́јде у-то́плуто вре́ме укулу-Вели́гдин, ки-по́чне то́ дạ-сạ-ро́е,... и на́м ут-та́ кăпи́нта ки-си-кла́виш на-се́лто, ки-си-ски́ниш ли́с, ки-кла́јш то́ о́дма, ки-сạ-нạле́пе и ти ки-си-ши́риш* [ВМег,Стр(317)].

**ширлаан** m 'растителна мрснотија, зејтин' ~ *от та́мо пак кини́са ошти ната́так, на пăтју најде́ еди́н ширлаанџи́а, товари́ еди́н това́р ширлаа́н, оти́ваши да гу прода́ди. Му ве́ли: "а бе́ ширлаанџи́а, да́ј ми една́ пара́ да ти чи́нам една́ кајди́а со́с сви́рката ми!"* [V,РМ(126)]; ~ *и кога́ фати́ ширлаанџи́ата да ска́ка хо́ро, ко́н'ут игра́иши, ка́мниту и дăрви игра́јаха, ме́ховиту сос ширлаа́но падна́ха на зе́мја, са ту́рна ширлаа́нот, ко́н'ут побе́гнал* [V,РМ, 126]; од контекстот ќе извлечеме уште еден пример за проширената употреба на наставката за множина **-и** кај именки од ср. род: *ка́мниту и дăрви игра́јаха* (наместо 'дрва') и: **ширлага́н** ~ *тога́с жена́та му ве́ли: "ох мăжу, ха́рно си зема́л ри́бата и ми ве́лиш да го́тва мăра, а дру́гата да га насо́л'а, а́ми ка́ту не́мами ни́ту со́л, ни́ту пипе́р, ни́ту ширлага́н"* [V,РМ(17)]; в. **шарлан.**

**ширлаанџи́а** m 'човек што изработува и продава *ширлаа́н* (= зејтин)' ~ *от та́мо пак кини́са ошти ната́так, на пăтју најде́ еди́н ширлаанџи́а... Му ве́ли: "а бе́ ширлаанџи́а, да́ј ми една́ пара́ да ти чи́нам една́ кајди́а со́с сви́рката ми!"* [V,РМ(126)]; ~ *о-та́мо грăнча́ринот и ширлаанџи́-ата оти́доха на кади́ата, даваџи́и са чини́ха, са́каха има́ниту от барли́вијут. Кади́ата му ве́ли на барли́воју: "зашто́ си чини́л така́ ти́нака, бре́ хаирси́з, му раси́па има́ниту на ти́а л'у́ди?"* [V,РМ (127)].

**широк*** (и: **ш'ăро́к**) adj 1.'пространи, што зафаќа голем простор' ~ *пол'е, пол'е широко] ф тебе бил'ки секакви] мирисл'ави, јубави] пол'е, пол'е широко] мома јоде за вода] бикар јоде по неја* [ТГев,368]; ~ *но сега иди на царјут да му кажиш, да ти даде четириjсе товара баш-ракиа, та да кинисаш, синку, да идиш праве л'у под гората има широки ливади* [V,РМ(42)]; ~ *и тојнака на Бога са примоли и киниса, отиде праве пот гората, најде широки ливади и при ливадите чешмата* [V,РМ(42)]; ~ *самовилин син, кату га зема царјувата мома га закара аф една дупка нетри, која беши три минарета дăлбока и три врјатина широка* [V,РМ(63)]; во Солунско: **ш'ăро́к*** ~ *и та́тку-му туга́с му-да́ди дува́та и му-р'е́ч'и: "Брăкај ш'ăро́ка з'е́м'а, Маќедуни́ја т'ạ ни-з'е́ва т'е́б'ạ!"* [В,Бог,Сух(343)]; 2. изр.: **и́ма широ́ка рăка** (= има големи можности) ~ *има́ло е́дно вре́ме една́ сирума́шка фами́л'а. Та́ткуто умре́л, има́ле е́дно де́тăнце, устана́л сира́че. Пă кумши́ј би́ле ус-ца́ро. Игрăја́јки, то: сирума́шкуто де́те ма:на́л ка́мăн, нă-ца́рско: си́н ма* (< му ја)*-скăпа́л гла́вăта. Ца́ро, не́ли куги ца́р, и́ма широ́ка рăка* [ПДој(154)]; **широ́к**

**чуве́к** 'миролјубив' ~ *не́ сă-л'у́те, не́ сă-ка́ре, си-гле́де се́бито, широ́к чуве́к* [ПК,2(34)]; со исто значење: **широ́ка ду́ша** ~ *не́кyj шо не́ зăви́дуве, са́ке дă-пумо́гне нă-чуве́к* [ПК,2(212)]; сп. уште: **широ́ко мо-ј укул-вра́то** (= се кажува за некој што живее спокојно и удобно) ~ *сја: нариди́л рăбо́тичката, си-нăриди́л до́ма, и́ма па́ри, не́ма гајли́на* [ПК,2(212)]; **та́а мо́јта-ј длắга и широ́ка** (= кога во некои случувања има неочекувани детаљи) ~ *не́ма шо́ дă-ти ка́жум, та́а мо́јта-ј длắга и широ́ка, кра́јта не́ и сă-гле́де* [ПК,2(199)].

**широ́п** m 'сироп – во случајот: растворен и варен шеќер со вода (шербет)' ~ *ја-зва́ж'дами т'е́нц'ира́та сăс-широ́пу, ја-турнува́ми на-врắх баклава́та, сă-натуп'о́ва и фа́ш'тами с'е́тн'а да-јид'е́ми* [ВБог,Су(342)]; во Гевгелиско: **ширбет**, сп.: на оние што постеле **тримере** (т.е. што гладувале три дена) по причесната им се дава малку ракија, потоа малку пченица со **ширбет** (засладена вода), малку **сарлија** (слатка пита) со малку леб [ТГев(14)].

**широ́чук*** adj, dem. 'орр. на тесен'; сп. ~ *те́гувăц – и́сто-ј то: тре́ва, широ́чки ли́ста да́ве. Ка́ ќо:-путрắгниш о́дма куту ко́нци сă-чину́вăт; ли́сто сă-туру́ве нă-ра́ни, да:-те́гле гно́јта* [ПДој,Н(122)].

**шитајне** n 'прошетка' – лете кога ќе созреат *лубаниците, дијните*, грозјето и смоквите, младите (девојките и младичите) во неделите одат на *шитајне* по бостаните и лозјата за да се честат со овошје [ТГев(323)].

**шиту́рка** f 'жена што сака многу да шета, т.е. да не седи дома' ~ *о́на се́где уби́жде* [ПК,2(140)].

**ш'и́ч'кај*** pron 'сиот' ~ *идно́ врắм'а сă-бắли три́ бра́та сирума́си, н'ắ сă им'а́ли ра́бута, сă-ч'у́д'аха ш'о́ да-пра́јат. Иди́најут бра́т гул'а́мајут на́ва на-пắнт'ут д'е хо́ж'даха инắја га́лица мло́гу; вили́: "Т'е́с га́лица да-ста́нат с'è о́фцă да-да́м на-ши́чкајут инса́н* (луѓе) *мл'ắку!"* [ВБог,Вис(340)]; *стр'ắд-најут бра́т ути́ва по́надо́л, на́ва два́ че́ш'ма, си-вили́: "Еј Бо́ж'и Го́споди, т'е́с че́ш'ма, идна́та да-ста́ни ви́ну, дру́гата да-ста́ни раки́ја да-да́м на-* (пишува: 'ка') *ш'и́чкајут инса́н!"* [ВБог,Вис(340)]; ~ *ја-дус'ắкуха тапс'а́та, гу-зави́рат ма́слуто, с'е́тн'а ја-пул'а́ват ш'и́ч'-ката тапс'а́* [ВБог,Су(342)].

**шиш** m 1.'телче или тенко дрвце на кое се наденеуваат парченца месо и така се печат на отворен оган'; 2. изр.: **нă-ши́ш гу-вắрте** (= го измачува, го малтретира) ~ *но́го гу-јстиза́ве, живо́то мо-ј куту нă-жа́р до:-пе́че* (се однесува на лош газда или лоша жена) [ПК,2(186)].

**шиша́рка*** f 'мешунка во која стојат зрната од некој вид зеленчук, пр. од грашок' ~ *бизе́л'-еј зилинчу́к, уф-шиша́рки му-сă-зăрắнта, зă-ле́ни, ме́ки, у-ма́ј гу-и́ма, сă-пра́ве ус-ме́со* [ПК,2(23)]; – во долновардарските говори, најзабележително во кукушкиот, вокалот во група со сонант, ако не е под акцент, се редуцира и многу често се антиципира, конкретно во контекстот: **му-сă-зăрắнта** (наместо: 'му-сă-зăрнăта'); ~ *ди́вăта ре́па-ј кут-сина́по, уф-мăле́чки шиша́рки, кут-фасу́л'о, ца́фте жắлто, и́ма гуле́ми ли́ста* [ПК,2(38)].

**ши́ше** n 'сад од стакло за ставање течности, со мала уста' ~ *мо́мчето ќе-си-кале́са и побра́тиме – пе́т-ше́с ду́ши, ќе-зе́ма раки́ја аф-едно́ ши́ше, и че́ша ќе-но́си, ќе-о́ди по-ку́ќите да и-ка́ни родни́ните* [ВЕв,Бар(300)];

~ **бинла́к**-*еј гуле́мо ши́ше, уд-де́сит ки́ла, за-ракѝа, за ви́но, пле́тно уд-во́нка ус-ро́гус, а мо́ш и ус-вăрбо́ви пăрчки* [ПК,2(23)]; ~ *го́стето ќе-вече́рат, ви́но ќе-пи́јат, не́кој ши́ше ќе-скăршат, ќе-и́грат, ќе-лудŷват – о́ро и́грат. Це́ла но́ќ тăпанут ќе-чŷка, до-понеде́лникут на-ручо́к* [ВЕв(301)]; ~ *кату беши л'атуска, богатиот сос момите му си легна на дворут, пак тојнака кату носиши шише сос мăртва вода га напрăска момата, га зема и трăгна сос вечир да си иде* [V,РМ(72)] – во контекстот среќаваме несоодветна употреба на предлогот **сос** наместо ’преку’: *га зема и трăгна сос вечир да си иде.*

**шишенци** n, dem. – в. **ши́ше** ~ *на пăтјут утивајќе излези едно младо јуначе, жива вода носиши аф едно шишенци; момата га спрăсна малку* [V,РМ,41]; ~ *па́к дја́дото му ве́ли: "ка́к ки влéзиш, л'у не́три от по́ртата и́ма една́ че́шма жи́ва во́да. Ти са мо́л'а, на́ ти и едно́ шише́нци, да нал'а́иш мăра во́да да ми дока́раш"* [V,РМ,122] – во контекстот има потврда за нерегуларната употреба на предлозите во југоисточните говори, конкретно наместо предлогот ’зад’ се јавува **от:** *не́три от по́ртата и́ма че́шма.*

**Ши́шива Че́шма** top. ’месно име во околината на с. Дебрец, Кајларско’ ~ *во́јден и́ма ниша́ни* (остатоци од минатото) *де́ка се́лото би́ло у-по́ле, та́ка шу-и́ма ни́шта шо сă-ви́кăт Ши́шива Че́шма и др.* [ДК,Деб(154)] – во говорите што ги истражуваме заменките ’некој’ и ’никој’, ’нешто’ и ’ништо’ се мешаат, односно се употребуваат несоодветно, сп.: *та́ка шу-и́ма ни́шта шо сă-ви́кăт* (наместо: ’има нешта’).

**шиширѝса*** pf ’изгуби контрола во однесувањето’ ~ *му-ве́ле нă-то́ измика́рут: "Ќ-ă-зе́ваш, ќ-ă-зăне́сиш нă-плăни́нăта и та́му уте́пај-ă! Дуне́си ми сăде о́чите". А чŷпата ко́га ă зăне́сле та́му ă-пушти́ле у-плăни́нăта. Е о́на шиширисáла де́к д-о́де. И о́де у-инă-кăли́ва. Нăтре инă-дŷпка* [ДК,Дур(144)].

**шишку** m ’дебелко’ ~ *едно време имаши един јунак, името му беши Дили-Димо, којту беши един тронччу шишку, дибел кату бăчва* [V,РМ(66)].

**шке́п** m ’шал’ ~ *то́-ј сви́лин, те́нук, гу-но́сат по́-мла́јте же́ни на-гŷшта, ил'-па сă-забра́ждат* [ПК,2(140)].

**шке́мбе*** n ’внатрешен дел од организмот во кој се вари храната’ ~ *ба́ба ви́кме и нă-шке́мбито ут-сто́кăта* [ПК,2(22)].

**шке́то** n ’варено потсолено месо без никакви додавки’ [СКук(340)].

**шки́те*** impf ’не се задржува дома, постојано е по патишта – скита’ ~ *клупута́р* (уличар) *и нă-клупута́ро, це́л де́н ски́тиш пу-пăтишта, не́ фа́штиш не́каа рăбо́та* [ПК,2(59)]; ~ *кумши́кта а-зима́ли ѓа́вул'то, си-запусти́ кăштта, а́нџак шки́те* [ПК,2(157)].

**шки́тник** m ~ *шки́тник, рăшта́р, Ајт Пăра́шка и-ви́кăт нă-не́каа же́на шо ше́те но́го* [ПК,2(18)].

**школја** f ’институција каде што се наобразуваат деца, училиште’ ~ *тој как виде коц'а дете сос неа да спиш, рече на умот: "а! тас, как виде што јаз аргесах да дојда, и зела по-млат мăж". Утрината си разбуди, гленда, дјатенто излева от удајата, си уму, ч'а ки ходи на школја* [V,РМ,163].

**школа́гелé** – изр., пожелување: ’лесна да е работата. Бог нека помогне’ [СКук(340)].

**шкóнто** n ’сума одбиена (повлечена) од главнината’ [СКук(341)].

**шкрапла** f, zool., Euhorpio europaeus 1.’мало животинче со осум нозе – скорпија’; 2.fig. ’висока слаба жена, но со негативна конотација, во смисла: *лóша – алúс шкрáпла’* [ПК,2(140)].

**шкрéва** f, bot., Hedera helix ’бршлен’, називот се употребува паралелно со **брăшлúка** [ДК,Лип(104)].

**шкрипчúна** pl. ~ *тúа-сă нą-разбóјо, стóот уф-аднú шо вúсат, и-вúкме мóмички* [ПК,2(140)].

**шкрúп–шкрúп** onom. 'го имитира звукот што се создава при ткаењето на разбој' ~ *"Ајде сúнку, утсéгă сè тăкá дă-си-óрăш" – му-ричéл дéуту и си-зăминáл. Кăнăближúл ăдну-сéлу, зăчýл уд-ăднá кýјќă шкрúп–шкрúп уд-нéкуј рáјзбуј* [ВВод(309)] – во контекстот имаме беспредлошки додаток за место, што се третира за влијание од балканската јазична алијанса: **кăнăближúл ăдну-сéлу** (место: ’до ăдну селу’).

**шкýл'ăф** adj *’тóо шо нé мóже дă-фáште áрно’* (предметите му паѓаат од раце) [ПК,2(68,140)]; ~ *шкýл'уф и нă-шкýл'то а-скăрш́ú тáа ýбува чáшичка;* ~ *дăржи áрно, нé кут скýл'уф, шó ќи-зéмиш сè ќи-скăршиш* [ПК,2(103)].

**шкýмне** pf 1.’кога некој неочекувано, се сети и почне да прави нешто’ ~ *вáадин нă-млăдéжо шо-ќ -му-шкýмне тóо прáве, нé слýше ни-мáјка ни-тáтко;* 2. ’кога некој изненадно, без јавување ќе замине за некаде’ ~ *тú пá му-шкумнá нă-нéгде* [ПК,2(178)].

**шл'аке** impf ’удира со отворена рака, шамара’ ~ *мóре да-вúјш кá и шл'áке дéцта* [ПК,2(140)].

**шл'áмке** impf ’се слуша шум кога јаде’ [СКук(341)]; ~ *нé шл'áмки тóлко, сă-слýше дур вóнка, сáке сă-ýчиш нă-рéт* [ПК,2(140)].

**шл'áфке** impf ’зборува било што, несериозно, навредува’ ~ *шó шл'áфке пá тáа?;* ~ *нé шл'áфки нóго, зéр áк ти-стáнум ќи-вúјш дéк сă-рóжде лéбо* [ПК,2(140)].

**шлеме** n 'највисокиот дел од покривот на куќа' [ТГев(304)].

**шлéшка** f ’мешунка од зрнести растенија (грав, грашок и сл.)’; в. **шăшăрáшка** [ПДој,Пат(123)].

**шлúпка** f ’тенка зелена прачка’ ~ *ак-зéм áдна шлúпка, тј-о-шáрум гăрбо, ќи-сáкиш, тą и ќи-пúтиш дáл' úма бúте* [ПК,2(140)].

**шл'ýпка** f 1.’лушпа од јајце, од орев и сл.’ [СКук(341)]; ~ *шó купúме áдни урée, сąфú сăрце, áдна тéнка шл'ýпка алúс чигăрóва кнúга* [ПК,2(...)]; ~ *стăргáчки сă тúą шл'ýпките шó-ј чúстиме уд-рúјбте* [ПК,2(22)]; ~ *збéри-ј тúą шл'ýпки, да нé сă-збúрат мýјте пу-нúхка* [ПК,2(140)]; 2. ’листови со кои е покриен класот од пченка’ – ако некој за време на лупттењето на класови од пченка најде некуј *груздак* (клас) добар за *пукајне шапки* ќе го стори *вишало,* т.е. не ги откинува сите *шл'упки* и последните 3-4 листа од класот ќе ги врзе и ќе направи *вишало* [ТГев(347)].

**Шл'опинци** top. ’име на село во Гевгелиско’ [ТГев(483)].

**шл'ăкăнúца** f ’удар со раширена рака, шамар’ ~ *ќи-тă-ýче, ýче; кăк да-сă-чúниш кóјн, кăк дă-сă-чúниш мăгáре, кăк дă-сă-чúниш кýче... Ти: "Нé знáм!" ќи-вéлиш. Он ќи-тă-ýдре идну шăмáр, иднă шл'ăкăнúца. Ако тă-ýдре". И дéтито тó гу-прифáти* [СК,Ран(140)].

**шмúте** impf ’скита без работа’ ~ *пу-цéл дéн шмúте, дóма нé сă-зăвăртуве* (задржува) [ПК,2(140)].

**шмѝтла** f 'скитничка' ~ *дéка-j пá тáа шмѝтла, уф-кăшти нé застáнуве* [ПК,2(140)].

**шмăгáл'ка** f 'плитка обувка, пандофла' [СКук(341)]; ~ *обуј áдни смăгáл'ки марѝ, нѝм óди бóса пу-двóро* [ПК,2(140)].

**шмăрке** impf 1.'шумно пие или срка' ~ *шмăркни адна гăлтка, сáмо да-убѝдиш*; 2. **шмăркум инфѝе** 'бурмут' (вовлекувам прав од тутун со смукање) [ПК,2(140)].

**шмăркл'о** n – погрдно: ~ *шмăркл'о и нă-шмăркл'ото* (тој што мрсолите ги вовлекува со шмркање – мрсолко) [ПК,2(140)].

**шмăркл'уфца** f – погрдно 'мрсулка', в. **шмăркл'о** ~ *дéка-j нáјде тáа шмăркл'уфца* [ПК,2(140)].

**шо**[1] adv 'зошто' ~ *шó си-зăстăнáл нă-пéкта; мă-фатѝ пýкта пéк, кá ќи-с-јóдум кóј знáа?* [ПК,2(84)]; ~ *шó óјш тăкóф скăрнил'áф, гăби ќи-фáтăт дă-ти-рáстăт пу-тéбе* [ПК,2(103].

**шо**[2] conj 'дека' ~ *му рéкле Ученѝцити: Афéндо, áко зáспа, ки си разбýди. И ричé Исус за умрéшут; па óни си ýмиа* **шо** *му вéли за сóнот* [M,VK(284)]; ~ *ричé: Истѝна вéл'ам на вáс, шо нѝкуј Профѝтин нé-ј áрин уф нéгувуто сéло* [M,VK(325)]; ~ *на тóа врéми, кá а чý Исус шо гу фатѝле на Ив., си утѝди на Галилéа. И а уставѝ на Назарéт, да си дујдéл и седнá на Капернáум* [MV,K(308)]; ~ *ричé вѝки Марѝа на Исус: Афéндо, да бéши тýка, мóјо брáт нé умѝраши; тукý и сéга знáм* **шо** *кóлку ки сáкаш ут Гóспот, ки ти дáде Гóспот* [M,VK(280)]; ~ *му вéлиши на нѝх: Шо Човéшнуо сѝн ки си придáди на човéцкити рăци, и ки му утéпат на нéгу* [M,VK(285)].

**шо**[3] adv 'колку' ~ *шó спóт сă-истурѝ вáадăн уд-мéне?* (= колку многу се препотив) [ПК,2(105)]; ~ *Мостут икиматут му гу дава на прикупувача. Тука седа чауш или мулјазим су неколко заптиј. На 32 км. на зајди-слăнца ут Солун ут џадето завăртуа друго џаде за Бер и за Мора. Не је тешко да му текне на човек колку миллет вăрвише пу воја пăт, шо кола, шо камили, шо којна* [МЕ,Р(72)].

**шо**[4] pron – 1. релативна зам., indecl., ~ (таа трева, се-вика) **пѝвиц**: *рáсте уф-жѝтто, áк нé сă-исчѝсте кáк сă-смéле, лéбо шо ќо-јáјш тă утѝиве, сè-т-сă-спѝи* [ПК,2(84)]; 2. изр.: **шó-ј пѝшино ќи-дóјде** (= често пати судбината ги одредува животните патишта) [ПК,2(212)]; **шó нл'ýјш ним блѝжи** (= *нé о-пуга́зуви лáфо шо-сјо:-дáл, áк си-чувéк нé ќо:-пугáзиш; ѝма нóго дýши шо-пл'ý:т о-блѝжат*) [ПК,2(212)]; **нă-шо акăл си** (= каков ти е планот, што мислиш да правиш); со блиско значење: **нă-шó нéет си** (= што очекуваш, какви планови имаш) [ПК,2(186)].

**ш'óгуд'а** pron 'ништо' (било што) ~ *на-нив'ăстата ѝ-вилѝ д'ăдуту: "Пóт'* (оди) *у-дрýгата кăшта да-дунис'éш' мáнџа!" Нив'ăстата вилѝ: "Н'éмами ш'óгуд'а". И вилѝ д'ăдуту: "Пóт' да-вѝдиш"!* [ВБог, Вис(341)]; ~ *ја-турнувáми на-врăх баклавáта, сă-натуп'óва и фáш'тами с'éтн'а да-јид'éми; тр'абýваши да-бѝш'и халѝс баклавá, ни на-кнѝгата писáна и такá ш'тóгуд'а ни вѝд'ахми* [ВБог,Су(342)].

**шóфăр** m 'возач на моторно возило (камион, автобус)' ~ *ус-áјн шóфăр си-ј-вáдат óчите* (живеат интимно), *сјáа о-фăтѝ агрăнóмо, пу-цéл дéн еј уф-агрăнóмсвуто* [ПК,2(193)].

**шпиједнáш** m 'тој што кодоши, шпион' [ПДој(130)].

**шпијунлу́к** m 'шпионажа' ~ *такви́-сă, и та́тку-му ут-шпијунлу́к живе́јше, са́мо ги-мắчăт л'у́јто зăрди не́го* [ПК,2(140)].

**шпио́нин** m 'шпион' – в. **шпијона́ш** [ПК,2(140)].

**шпиртил'ава (ракија)** adj 'ракија во која има спиритус' ~ *имиш, чино, син за жинејне] жени си го чино, вaja јесин:] вaja јесин, чино, јифтинија] ја ду друга, чино, поскăпија] чиница је, чино, кăкличава] ракија је, чино, шпиртил'ава* [ТГев,370].

**шпи́рто** n 1.'направа во која има мали дрвца со фосфорни глави и со кои може да се запали оган' ~ *ја́с, ве́ле, сум ста́р, а́ма о-гле́јш то: нă-висо́куто, та́м и́ма е́дно дắрво, нă да́рвуто и́мă пу́шика, и́ма ве́ле и фишикли́ј; ка́ ки па́днеш, рăче́, нă-до́лу уф-лива́јте, та́м и́ма, ки тă-прăсре́тнăт две́ кучи́јна. Шпи́рто, рăче́, и́меш?* [ПДој(147)] – во контекстот среќаваме прашална реченица без партикулата 'дали, ли': *Шпи́рто, рăче́, и́меш?;* оваа специфичност се третира како позајмен образец од балканската јазична алијанса; 2. 'силен алкохол, спирт' [СКук(341)].

**шпиртоло́к** m 'метална направа во која се става спирт, којшто при потреба се пали и се создава оган' ~ *а́дно вре́ме буга́тте Турки́ни ва́раа кааве́ н-а́дни ла́мбички ус-шпи́рто, ка́ о́даа нă-вонка, на-тифири́ч, та́а ла́мбичка а-ви́каа шпиртоло́к* [ПК,2(140)]; Саќов во Кукуш запишал: **шпиртуло́к** [СКук (341)].

**шпирто́син** adj 1.'нешто, пр. мал влекач ставен во спирт' [СКук(341)]; 2. fig. 'се кажува за мн. слаб човек' ~ *ко́жа и ко́ска сă-чини́л, али́с шпирто́син* [ПК,2(140)].

**шпо́рăт*** (и: **шпо́ро**) m 'метална домашна направа во која се пали оган, се користи за загревање на просториите, но и за готвење' ~ *сă-ре́дăт ко́рте, се́каа ко́ра сă-пупắрске ус-си́рне, ма́с и ја́јца, за́адно рăзмắтни. Тăка́ сă-ре́де пắлна типци́а, сă-пе́че уф-шпо́ро, мо́ш и пуд-вăрши́к* [ПК,2(22)]; ~ *спу́за-ј уд-о́гино пе́пăлта сус мале́чки жа́рчишта; ки цắрпнеш ут-шпо́рто, мăка́р уф-пăпăла́рнико* [ПДој(135)]; ~ *и ства́рно-ј то́:, ни́: ка́ пра́вăхме вắјци, цăрвăли́ј вắјци, ут-пе́пăлта, ти́: ту́ка ни-сă-скăпу́вăт, прắстуто. Пе́пăлта-ј но́го л'у́та, усо́бăно та́а ут-шпо́рăт пе́пăл, на́ј-л'у́та-ј* [ПДој(148)]; ~ *та́-ј си́тна жа́р шо па́ѓе ус-пе́пăлта ут-шпо́ро ил'-пă уф-ти́а кắтуфте* (место покрај огништето) *шо би́а а́дно вре́ме* – објаснување за називот *спуза* [ПК,2(105)].

**шта** part 'за образување на идно време' ~ *једнắч като́ си-л'у́беше ги́здавата дево́јка, и си-кла́де глава́та на ску́та хи и хи ре́че: "Л'у́бе, ма́лка мо́ме, мо́е весели́у, на-ску́та-ти ма́лку шта задре́мам"* [ВДр,ГБ(328)]; ~ *туга́ дево́јката ста́на да си и́де на-се́луту и са-ч'у́деше да́л да зе́ме н'а́шту, и си ре́че: "Сега́ не́ка са-ко́ртоли́сам* (спасам) *и се́тне па́к шта-са-вắрна"* [ВДр,ГБ(329)]; и: **ше** ~ *"Ам, казва, жено, дај малко л'ап, каа,* (казва ?) *ше ида на пазар!" – "О-о, ше идеш на пазар!", казва* [ВДр,Кал(333)].

**шта́а** impf 'претпоставува, знае дека е така' ~ *а́с шта́м о́ти о́н те́-ј нăкува́л* (наклеветил), *са́мо о́н зна́а ка́-т-сă, шо́-т-сă рăбо́тте* [ПК,2(199)]; и: **счи́та**, в. **чита (са)**.

**штаве** impf 'обработува кожа со помош на стипца (безбојна, кристална супстанца)' [ПК,2(106)].

**штавил** m, bot. Rumex 'растение со големи лисја, служи во исхраната

на луѓето – штавеј' [ТГев,483]; во кукушките села ја имаме констатирано и како *лападец*.

**шта́вна** adj, f 'овчја кожа, обработена, спремна да може да се користи' ~ *пустăкúа – кóжа уд-óфца, штáвна, кá-ј студéно си-сéдиш нă-н'áа; нă-пустăкúј сéдăт Тýрцәте уф-џăмúита кá сă-клáнăт* [ПК,2(93)].

**шта́ло*** n 'покриена и заградена просторија за затворање на говеда – штала' ~ *áска уф-куликтúво рạбутúх уф-штáлто* [ПК,2(140)].

**штe** impf 1. 'сака' ~ *чул'áкạ пáк кáзăл нạ-уфчáрạ дá-ни-гу-кóл'а. Нáјсéтне си-рéкăл нạ-умă: "С'á кăкóту зéме, нéкạ гу-зăкóл'ạ". Женăтạ глéдăлạ и сạ-чýдила зăштó тăј мăжă-хи ни ште дạ-кóл'а с'áку јáгне* [ВДр,ГБ(331)]; ~ *му-реклá: "Штạ-ми-кáжеш с'á зăштó мạ-свáли ут-кубúлăта, зăштó ни-úскăше дạ-сạ-издуú нăз-óфца и зăштó избúрăше тăј јáгнетăта. Тú крúеш н'áшту и ни-штéш дạ-ми-кáжеш"* [ВДр,ГБ(331)]; ~ *са-евú адúн чол'áк на-окнóто и рукнá: "Побрáтим'е, нá-ти за-захмéте и за-мл'áкуто, штóто ма-хрáнеше. И фăрли прос* (sic!) *окнóто аднá зашúена тóрба и штéше саóри* (сабори?) *кăштата, катó фăрли тóрбата* [ВДр,ГБ(333)]; – заглавниот збор претставува остаток од ст.сл. гл. **хътѣти**; исто значење среќаваме и во гл. форма **иска** (= сака): – *"А ми от де, мари чедо, нали немате пари!?" – "Ами иска да иде, мајо, на пазар'а"* [ВДр,Кал(333)]; 2. изр.: **нă-штé сăрце** (= кога човекот е гладен) ~ *тúạ áпуве сă-пúит нă-шmé сăрцe* [ПК,2(186)].

**штéвер** m. bot. Rumex 'зељесто растение, со големи и долги лисја, се користат во исхраната на човекот – штавел' [ДК,Лип(104)]; во селата од Кукушко запишавме: **лáпăдиц**.

**штéди*** impf 'економисува' ~ *кá дујдéме ут-Кукýшко, уд-дóлце, тýкăшните* (староседелците) *ни-сă-смéјаа óти сме прăвúли нóго кăтăк, димéк сме штидúли шу-вúкат сјáа, ѓóо сме јăдéли бáница ус-лéп* [ПК,2(41)].

**Штéмница** top. 'име на село во Кукушко' ~ *Јáс сă-вúкум Динúш Гóце Мúтруф, рóдин ил'áда óсумсто дивéјсе дивéтта гудúна уф-сéло Штéмница. Имше и дрýзи сéла, тýрцки бúạ. Имше ăднó сă-вúкше Кăрá-мутлúја, Сăрдумлúа, Јăнú-ма-алé* [ВК,Шт(288)].

**штéрка*** f 'женско дете во однос на родителите' ~ *иднó врăми úма-ши иднó папýле и иднá бáба. Папýл'то úмаши удóл у-кăштта-му иднó дуќáнче, úмаши и трú штéрки* [ВЛаг,Ај(338)]; ~ *иднóш најгул'áмата штéрка флизé у-дуќá-нăт и кă-го-видé таквó прáзăн, мнóго си-нажалú, и му-вéли на-тéјко-ј: "Тéјко, зашó тóлко прáзăн дуќáн, и зашó-си тóлко нажáлăн?"* [ВЛаг,Ај(338)]; во Дојран запишавме **шчерка**: ~ *стáни Пéтро, стáни шчéрко[ óјгин дă-нăвáлиш, вичéра дă-прáвиш] ки-ни-дóјдăт гóсте Пéтро, нáјлóшите Тýрци[ дéвăт лúри ми сáкăт шчéрко Пéтро* [ПДој(155)]; ~ *сáма сă-пугудúла мóмăта; а излăжуве бáбăта: "Тăкá шчерко, унăкá шчéрко, бăшчá-ти мă-пушчú", то:, дрýгото, а-зимýве, а-нóсе* [ПДој(155)]; ~ *цáрицăта сă-пуфáл'уве и нă-шчеркá-и óти ýбуво ка:вé вăрúл сúно нă-кăвăџú:та, а и дéтто бúло ýбуво, млáдо, зă-жăнýвăне* [ПДој(145)]; ~ *му вéле стáрио нă-дéтто: "Ајде, вéле, вá: дăн вáри ка:вé, áма нă-цáрувăта шчéрка ки-вáриш, нé нă-цáрицăта* [ПДој(145)]; во долниот тек на Вардар, во Гевгелиско и Солунско: **ќерка** ~ *като чýл цáрăт чé је-*

*отепа́ле ла́мјата ре́кăл: "Викна́ј-те-го то́, шо ја-утепа́л* (пишува: *утепа́ле*) *ла́мјата". Като оти́шăл де́тто при-ца́рăт ре́кăл: "Ја́скă ја-утепа́х" . И ца́рăт му-ја-даде́л ќе́рката-му* [ВСол,Град(295)]; – младата невеста кога дошла во куќата кај мажот сакала да се врати, зашто видела дека има *навијано кросно,* т.е. дека треба да ткае, останала дури кога свекрвата рекла: *"Та магарешка ќерка што гу е навијала и ки гу ткаје. Ти за таа работа ним се коси!"* (= не се нервирај) [ТГев(362)]; изр.: **ти ве́л'ум штѐрко, се́т-се сна́о** ~ *диме́к свăкăрвăт̄а зă не́каа рăбот̄а н'а́а-нăка́руве сна́ат̄а, г̄ă-нăка́руве дă-свăрше шт̄е́ркат̄а, а́ма сна́ат̄а а́к-е́ј дусит̄ли́ва, ќи-ст̄а́не она дă-свăрше* [ПК,2(199)].

**штерна** f 'откриена голема дупка со вода' ~ *и тамо в царскио двор имаш една штерна, што наливаха вода оттамо царските л'уди* [V,PM(156)]; ~ *рече един ден на неговата пезодрома да пои да налеи вода. Стана и пезодромот, зема една стомна, отиде да нал'аи от штерната вода* [V,PM(156)].

**штета** f 'загуба' ~ *зă-ма́ндрите на́јло́ш е Дубруве́но* (име на ветар што дува во Дојранско), *о́н ду́: ут Кру́ша* (име на планина), *ут Су́рл'ӑво, по́гуле́ми дăлги́ пра́ве, ги-рăсту́руве ма́ндрите* (ограден простор во Езерото за полесно ловење риби), *ле́сите ги суде́руве и тăка́ ри́бите избе́гувăт. По́-ра́но но́го ште́та пра́више, ти́: гуди́ни не́ ду́:* [ПДој(129)].

**шти́к*** m 'војнички нож, што се става на пушка' ~ *ти́е се́а шо бе́а та́му уф-се́лăто, шо и фăти́ја пе-че́с ду́ши и-субра́а. Же́нте су-кăнди́л'ките све́тăт (кăнди́л'ки = ламби). Они су-шти́куви тăка́ и-измушка́а ти́е, и-утипа́а* [ВЕв(299)].

**шти́кма** f 'облог' ~ *му-ве́ле: "Са́ка дă-прăгуво́ре кра́лцкăта ќе́рка су-те́бе ве́чер". Му-ве́ле не́мјут пу не́мцки: "Арно, ќи-сă-скла́диме. Ќи-кла́јме шти́кма". Шо́ шти́кма-му е нă-то́ не́мјут? – "Ако не́ пругуво́рăм, му-ве́ле, ја́ска во́ ни́што* (нешто) *ќи-му-гу-да́м"* [ДК,Ран(129)].

**шти́пе*** impf 1. 'кога со притискање на мал простор, од две страни се допира на кожата' ~ *ли́лико-ј но́ќно пи́ле, о́н-еј го́л, но́го шти́пе. Гу-фа́јкăт зă-ле́к, зă-не́каа бо́л'ка* [ПК,2(68)]; 2.'кога инсект во кожата на човек убризгува некаков мал отров што предизвикува србење' ~ *Ѓуптино кажал оти ногу убаво спијал, само шо цела нош го штипало нешто. Змео се-зачудил и си-помислил оти Ѓуптино е стварно ного силан* [ВГев,С(272)]; ~ *тăхта́ба — о́на уф-шти́цте живе́е, но́го шти́пе, а́к тă-шти́пне ќи-т-нăпра́ве бужу́ре, бужу́ре* [ПК,2(117)].

**штипке** impf – на *Иновдин* (< Иванов ден) момците и девојките одат в поле за да му *штипкат врх* (= ги откинуваат врвовите) на памукот, да се разграни и почне да цвета, жените на тој ден, наутро рано берат различни лековити билки: *сарацалива, уд срце, уд треска* [ТГев(72)] – в. **шти́пе**.

**шти́пне** pf 'кога инсект ќе убризга отров' – в. **шти́пе** ~ *тăхта́ба — о́на уф-шти́цте живе́е, но́го шти́пе, а́к тă-шти́пне ќи-т-нăпра́ве бужу́ре, бужу́ре* [ПК,2(117)].

**штипу́л'ка** f 'вид инсект, поголем од мравка, штипе (оттаму и името) [СКук(341)]; ~ *та́а-ј удго́ре кắ-фија́ва, бăја́-ј гуле́мка, а́к тă-шти́пне, мију́ре, мију́ре ќи-т-нăпра́ве;* со исто значење и **же́гавица** ~ *о́на ка́-ќ-тă-же́гне* (штипне), *сắлде мију́ре, мију́ре ќи-ста́ниш* [ПК,2(140)].

**штѝпца** f 1.'безбојна кристална супстанца, стипса' [СКук(341)]; ~ *та́-ј зă-вăпцѝло* (бојадисување) *и заштáвне кóжи;* 2. fig. 'скржавец' ~ *шó штѝпца (чувéк)-еј тóо, дă-знáјш сáмо* [ПК,2(140)].

**штир** f, bot. Amaranhus 'едногодишно растение служи во исхраната на свињите' [ТГев(483)]; ~ *тó-ј трéва зă-бѝшките зă-рáнне, а и óфците гă-јáдăт* [ПДој, Ник(123)].

**штирѝца** f ~ *тáа шо нé рóжде, жéна бѝло, крáва бѝло* [ПК,2(140)].

**штиркинѝка** f 'невистинска ќерка, доведена или затекната, паштерка' [ПДој,Пат(123)].

**Штифан** (и: **Стифан**) – машко лично име запишано во Гевгелиско [ТГев (114)].

**штѝца*** f 1. 'тенко и плоско изрежан дел од стеблото на дрво – даска' ~ *уф-зимнѝко си-чýвăхме зимувѝште, рăкѝа, вѝно. Зимнѝко-ј бис штѝци, гу-мáжăхме ус-цăрвéна зéмна* [ПК,2(47)]; 2. 'полица' ~ *нарéди-ј сăдуфто на-штѝцта уф-кăшти;* 3. **штѝци** pl. 'под, патос' ~ *г-измијáх штѝцте, с-исушѝа, сјѝа ќи-ј-пустéл'ум чéргите* [ПК,2(140)].

**штјува** (< си-утива) impf ~ *дава хи мулето, штјува на пазар', напазáр'ува, накупóва на децáта јад'áне пешѝн!... и им купува дрехи да са облекат* [ВДр,ГБ(333)].

**што**[1] (и: **шчо**, односно **шо** и: **чо**) conj 1.'дека' ~ *ќе-кáже: "Дóтко, мóмата, да му-ја-дáдеш на-фил'áн човéк, óти ми-пушти стрóјник". Кá ќе-кандѝса тáтко-му, стрóјникут ќе-дóнсе абéр на-кýката, што ќе-му-а-дáдат мóмата* [ВЕв,Ба(277)]; ~ *мајка му му вели: "кажи ми синку, какво засонил си?" – "Не ти кажувам". Фатила мајка му, гу и била; фати дјатету да плачи. Дојде татко му, гу најде, што плачаши* [V,PM(101)]; ~ *тогáс тóјнака велѝ: "мари жéну, кáк да му са кáрам, што ми са мѝли сѝчки"* (со условна нијанса) [V,PM(25)]; 2. 'иако' ~ ... *и вели: "да видиш, џанăм царица и моја керко, тованака пепељаров син два пăтја пусна га мајка му, зема нашут ахтар". И таквиј алтăни јазика, што сам цар, немам* [V,PM,49].

**што**[2] adv 1.'зошто' ~ *тогáс и женáта гу познá и му вéли: "аман мóја дýша Кулýф, тѝнака ли си тýка, што дóјди? Ах мóја дýша, ти са мóл'а оште еднóч да не ми остáвиш сáма!"* [V,PM(11)]; 2. 'колку' ~ *Гóспут да гу прóсте, ќи-рéчше: "Јáс нé знáм бáăпта а питáјте, óна сѐ знáе". Ус-мáјка-ти, Гóспут да а прóсте, шó нóго живéахме* [И,Гг(119)]; ~ *и богатио и му дал толку, што поиска златаринот, хем му порăнч'а: "ама да го сториш д'уш'ун дајап"* [V,PM(168)]; 3. изр.: **да-ве-вѝдам шчó пáри врéдите** (= колку сте силни) ~ *дéтто је-рéкăл на-мéчката, на-вăлкăт и на-лисѝцта: "А да-ве-вѝдам сéга шчó пáри врéдите!"* [ВС,Град(295)]; **што срце ти имиш** (= колку си храбар) ~ *И што веле Арапине, ем гуворе, џанум: "Дали знајиш ил не знајиш, Попово Јуванче] оти сум ти јас заптисал се бели друмуве?"] Што му веле, Ванѓелино, Попуво Јуванче:] "Јас пак дујдех да заминум, црна Арапино] и да видум, леле џанум, што срце ти имиш!"* [ТГев(40)].

**што**[3] (и: **шо**, **чо**) pron – прашална заменка ~ *шо бăркиш?* (= што бараш); ~ *С'á чó* (што) *ќе напрај? И отјува нóа чув'áк, отјува, напăд'н'а черéците, зима ги ăв адăн чувал, и го зима попа, и го закопава. С'á, тес харамѝето са научѝли* [ВДр,Кал(335)]; ~ *фати*

*татко му да го пита: "што си ти на таја жена?" Он одговори: "јаз и сам син на неа". – " Ами кам татко ти?" – "Татко ми јазе го не знам"* [V,PM(163)] – во контекстот има неправилна линеаризација (во однос на нормата): глаголот и зам. форма ќе разделени со негацијата: *и јазе го не знам.*

**штóм** (и: **шóм**) conj 'кога ќе се исполни некаков услов' ~ *тú си-стáр, jác-сум éнус млáт, шо ки-пăчáл'ăме, пá нă-мéне ки-сă. Штом нéмиш нíкуј, тíă пá нă-мéне ки-сă, нéго тú кути стáр ги-чýви тíă пăрú* [ПДој(145)]; ~ *и стражáрто фáштăт-гу. Им-кăжýве: "Дéк ки-мă-нóсте?" "Не-бój-се, при чурбаџíјата ки-те-нó-симе". Нóсат-гу при чорбаџíјата. Штóм гу-видé, таа услубóжда ги нă-стражáрто* [ВКук(284)]; ~ *тíја кинисáле дạ-óдạт пу-пăтут, и то: сạ-пупратíлọ пу-них. Шóм гу-дукимạ сáле дéка íде и пучнáле дạ-мáјạт су-кáмејна пу-нéгу зạ-дạ-сạ-вăрне нáзạт* [ВМ,Тр(318)]; ~ *штóм кăтó фл'áла и пóртите сạ-зăтóрили. Мáјкăтạ устăнáла вăнка. Мạрýшка устáнăлạ фнéтре. Мáјкăтạ зăвú-кăла ут-вăнка, а пăк пóртите ни-сạ-утóрили* [ВДр,ГБ(330)]; ~ *идну-дéн Нăстрăдúн уџá утúшăл кăј-кумшúйăта дă-пусáка ăрăнúа* (голем бакарен сад) *зă-дă-испéре жéнă-му. И шчóм сфăрше рăбóта ќи-му-ă-вăрне* [ДК,Деб(154)].

**штóф** m 'дебел материјал од кој се прави облека' ~ *шó купúх адúн кабá* (груб, дебел) *штóф íч нé-м-сă-арéсе* [ПК,2(172)].

**штракаjне** n 'палење оган со креснување на кремен камен со челик' – кога ќе се вселат во нова куќа домаќините првиот оган го палат со *штракаjне*. Наутро пред да запеjат првите петли домаќинот и домаќинката се симнуваат в двор и целата куќа ќе ја *упашат сус конџ*. Тоа го прават со цел куќата да биде недостапна за лоши работи [ВГев,С(301)].

**штрáке*** impf 1. 'sвечи' ~ *зáстạни, ним штрáки ус-óтвурто* (клучевите)*;* 2. 'намига – го затвара и веднаш го отвара окото' ~ *шó áнџăк штрáкиш ус-óкуто* [ПК,2(141)].

**штриптúсе (сă)*** pf 1.'се уплаши' ~ *кá викнá цéлта сă-штриптисáх;* 2.'кога механизмот на факот ќе се откачи' ~ *фáко сă-штриптисá, сé-j фатúл нéкуj мúш* [ПК,2(141)].

**штриптисин** adj 1. 'кога механизмот на факот е откачен'; 2. fig. 'исплашен' ~ *шó мă-глéдиш кут-штриптúсин* [ПК,2(141)].

**штýбил'** m ~ *тó-j íзвур, гулéмо дăрво бýтнино уф-зéмнăта, уд-нéго иcпáќе вóјчка, дé-j чúста, зạ-пúјне. Штýбил'о-j дăлбóк кулку мéтро* [ПК,2(141)]; ~ *штубăл сă-вúке íзвуро áк сă фáте уф нéко: дăрво издăлбăно, дă-сă-бýтне и ут тýка дă-тéче* [ПДој(129)].

**штýе (сă)*** impf 1. 'кога се оплодува животно (одреден вид)' ~ *зájците сă-штý:т, кучú:нта сă-штý:т, вăл-ците сă-штý:т и мачките сă штý:т* (но добиците: *сă-вóдăт*) [ПДој (125)]; 2. изр.: **зájцте ќи-сă-штýут уф-н'áа** (= се кажува за голема куќа, но со мало семејство, без наследници) [ПК,2(141)].

**штýкне*** pf 1. 'побегне' ~ *лéле-е-е, кă-им-сă-зăпăлúли нóвте пáшки, кă-им-букнáли куту бóрна! Амáн, ки-изгóрăт! Лисíцта штукнáла нéгде, а вăлците ăдúн пу-ăдúн прáво уф-рéкăта сă-бăпнáли* [ВКук,Пат(288)]; 2. 'пропадне в кал' ~ *штукнах уф-батако, сă-нăпрăвих за-нигде;* 3. '(се) збудали' ~ *акăло ќи-ми-штукне ут-кăсăвете* (грижи) [ПК,2(141)]; –

поради ограничениот материјал со кој располагал, Саќов погрешно заклучил: "се јавува само во 3 л. аор.: **штукна ми** = "заборавив во моментот, ми излезе от умот", што противречи на примерите од погорниот контекст [СКук(341)].

**штукнин** adj 'тој што се однесува несериозно, неконтролирано' [СКук (341)].

**штукнуве** impf 'се занесува' – в. **штукне** 3. [СКук(341)].

**штурăт (сă)** pl. impf 'се оплодуваат' ~ *сă-штýрат зájцте, лисúцте, кучú·нта и вăлцuте* [ПК,2(141)]; в. **штуе (сă)**.

**штăрбл'áк** m – в. **штăрбуф** [ПК,2(8)].

**штăрбул** m 1. 'штрбло' – в. **штăрбуф;** 2. изр.: **пусмијáл-сă ăрбул нă-штăрбул** (= се посмеало искршеното грнче на нечија уста што нема заби) – иронија: кога нечија неуспешност се користи за прикривање на сопствените слабости [ПК,2(190)].

**штăрбуф** adj 'тој што нема заби' [СКук(341)]; ~ *нóго-ј штăрбува, нă-мóжум дă-гă-пузнáм;* сп. пог.: **штăрбла бáба нạ-двá зăба** [ПК,2 (141)].

**штăркал** m, zool. 'голема, барска птица со долг клун и долги нозе, доаѓа на пролет а си заминува наесен, ја викаат уште и **пиликан'** – народот верува дека девојката нема да се мажи таа година, ако *наште* срце (ако е гладна, ако не каснала ништо), го слушне клепетењето на штркот, цвркутот на ластовичките, кукањето на *кукот* (кукавица) и затоа штом ќе се дигне од постела треба да касне нешто. "*Да апнум за кук, ластавичка или штркал да не ма прабијат*" [ТГев(145)]; сп. слично објаснување за истото суеверие: ~ *нă-сăбáјле, áк нé си јáдăн, áк чýји дă-пéе штăркăло, пиликáно, гугýткатa или пă пý-пинцо, вúкме от-тé-ј прăбúл. Ак тă-прăбúи, тóо дéн рăбóтта нéма дă-ти-вăрве* (нема да биде успешна) [ПК,2(89)]; – празникот *Питровдин* е средина на летото и се мисли дека секој *житвар ду тој ден треба да дужније*. Поради тоа секој брза до *Питровдин да* ја заврши таа работа, ако сепак некој остане по тој ден да жние тогаш го исмеваат со зборовите: "*А, он јаде вадан штркал*" [ТГев(73)]; ~ *лúче нă-штăркăл, пóвиќе-ј бéл, úма и цăрни пéрцта. Сă-рáне ус-жáби* – објаснување за птицата **бáбла** или **бáблăк** [ПК,2(22)].

**шт(ă)рклеве*** impf 'кога говедо ќе го нападнат инсекти, посебен вид муви и тоа ќе почне неконтролирано да трча' [ТГев(483)].

**штăрклúца** f, zool. ~ *тá-ј мýу шó óде пу-гувé·та. Она кá ќи-зạстáне нă-гувé·то* (на задникот), *тó ќи-фáте, да-тăрчке кут-бéсно, Ị за-чувéк сă-вúке:* **о-фăтú штăрклúцта,** *кá-ќ-мá·-дýне* (замине) *нạ-нéгде. Сéтне бăрќ-о· áк си нéмиш рабóта* [ПК,2(141)]; **гу-фăтú мýута** ~ викме и **штăрклúцта** *гу-фáтú, кóј-знáа дéк ќи-фáте вáадин. Кá ќо·* (< ќе го)-*фáте мýута, зáпрјоо* (задржи го) *ак мóјш* [ПК,2(158)].

**штăркăлóва чóпка** f, bot. 'растение, цвеќе' ~ *тăкá ì вúкме на-мóминта сăлѕа кá ќи-дáде сéме. Оно-ј уф-аднá кут чáшкичка, ил' па мóш сă-рéче, кут-чýшка, тéсничка, дăлга, алúс штăркăлóва чопка* [ПК,2(141)].

**шу** conj 'дека, оти' – декларативно ~ *сă-кáчфа тó, дрăсе. Тугáј инă-мéчка грéде удна́ка. Крúвјут кă-вúжва мéчкăта, тăн-гăн, тăн-гăн, пулéка, пулéка сă-пикнýва у-инă-кăпúна. А слéпјут шó знá? Тóа слýша удгóре шу-млáска мéчкăта, шу-јáде крýши* [ВКај,Тр(274)].

**шубе́** n 1. 'грижа' ~ *така́ о́ниј ве́чер са коношти́сали ха́рно два́та. Утрина́та па́к бабата гу примени́ сос же́нски дре́хи и гу извади́ вӑнка от портата, и па́к му рече́: кога́ са́ка, да и́ди без шубе́* [V,PM,9]; ~ *кату закл'учи портите, отиде на дуќанот му да работи без шубе, пак дјатету пот земјата сос лагӑмот отиде праве аф куумџиовата кӑшта* [V,PM,68] – во долновардарските говори често се среќава нерегуларна употреба на предлозите, во случајот предлогот **сос** се јавува наместо 'преку, низ': **пот земјата сос лагӑмот отиде**; ~ *сиромахут кату кабаатлија са кунишш, немаши што да отговори, пак човекот царскиј му даде малку тарос да отговори без шубе* [V,PM,65]; 2. 'сомнеж' ~ *"И сега, кату отидох на таван'ут, не најдох ниту един чијрек от карагрошите". Сиромахут отиде на брата му, сос млогу мундрина му вели: "брате, на владиката му си загубиха толку карагроши, хем има на нас двата шубе"* [V,PM,39]; 3. изр.: **влезе на шубе** (= се посомнева) ~ *лалата, кату чу така влезе на шубе, да не гу изгони негу царјут и да земи на неговоту месту авџиолиата* [V,PM,41]; ~ *га вели: "жену, да ти кажа, динеска дојде едно младо јуначе, ми докара един чифт ушинџи јурнек, да му чинам един чифт на негу кату твојте, и бил'а на млогу шубе влезох"* [V,PM,69]; со исто значење: **ш'убе му зема** ~ *и о́ни му вел'а́т: "това́ дја́те, хаџи́а, не́ и на́ш, л'у́ го најдо́хми а́ф гора́та после една́ ме́чка, гу земахми и ни́ја гу прокопса́хми." Тога́ на́ не́го ш'убе́ му зема́, позна́, ча́ са́ми това е момче́то, што́ о́н гу фӑрли́* [V,PM,69] – во контекстот има уште една потврда (од многуте) дека категоријата род не функционира во југоисточните говори, изразено во несоодветна конгруенција: *това́ дја́те, не́ и на́ш*. Сп. изр.: **излези от шубе** (= му се врати довербата) ~ *вечерта куумџиата, кату затвори дјуќанот. Си отиде дома си; портите, как ги беше оставил закл'учени, така пак ги најде, и излези от шубе* [V,PM,69].

**шубејли́а** adj 'тој што во сѐ нешто се сомнева' [СКук(341)]; ~ *то́о шо и́ме шубе́: си-и́мум шубе́ ут-то́о чуве́к, бо́лин-еј уд-о́хтика, дӑ-н ги-зӑра́зе де́чкӑта* [ПК,2(141)].

**шубехлендиса (са)** pf 'се зачуди, се посомнева' ~ *царјув син шубехлендиса и на мајка му отиде, каза: "мале, тас ми са читај да е мома; за јунак са гледа, ама на мома ми мириса"* [V,PM,71]; ~ *оти́де на по́пот му ве́ли: "да́ј ми, по́пе, ва́што ки́ло да ме́рими, да ме́рими ма́лко про́со-пари́!" И по́пот сега́, кату чу́ от барли́воју про́со-пари́, шјубехленди́са и оти́де, са качи́ на врӑх кирами́дите, от димини́кот да гле́да* [V,PM,125].

**шубејлинди́суве** impf 'се сомнева' – в. **шубехлендиса** [СКук(341)].

**шубӑрлӑк** m 'суви лисја со ситни гранчиња' [СКук(341)].

**Шу́гуво** top. 'име на село во Кукушко, за жал сега во Грција'~ *ади́н де́н ви́ке, пла́днина би́ше: "Ајде, ричи́, ва́дӑн га́ре ми́ните". Он фӑти́л врӑска сус то́ӑ пу́сто Тудо́руво, сус Шу́гуво* (имиња на села на североисток од Кукуш). *Нӑ-зӑкӑра́ ут-та́м, нӑ-Ча́мӑфта вудини́ца, уф Мура́рџи нӑ-нуси́. Спӑдна́ дву́јца мурирче́не* [ПД,Пат(172)].

**шуи́ш*** m 'свадбен подарок' ~ *уф-пун-де́лникут пу-сва́дбӑта рудни́нте ут-*

*кӑт нивéстта гу-нóсӑт шуи́жут уф-мóмчто и нивéстта, тóо сӑ-ви́ке пугӑзéј* [ПК,2(91)]; ~ *тó-ј бӑкши́жо шó о-нóсме нӑ-сва́дбите. Шију́ш и суи́ш: нóго ши́јуш збра́те ви́а нӑ-сва́дбӑта* [ПК,2(107)].

**шу́ка–шу́ка** impf 'гледа, одбира' ~ *Е, óде ба́сми дéка пру́да́ва. Му-вéле: "А бе кӑури́н, сфа́ли-ми ти́а тупóј ба́сма!" Му-сфӑл'у́ва кӑу́ринут. Шу́-ка-шу́ка, шу́ка-шу́ка нé зéва. Дéсет тупóј му рӑшуку́ва, стӑну́ва – бéга* [ДК,Ран(134)].

**шук топка** f 'детска игра со топка, ја играат машките деца'; Таневиќ од Гевгелиско, освен *шук-топка* наведува и други машки игри: *длӑго магаре, топарлак амбар, на три нози скукајне, топка кријајне* и др. [ТГев,325].

**шу́л'ка** f 'женско бебе, сѐуште некрстено' [ПК,2(141)].

**шу́л'ко** n 'машко дете наскоро родено' ~ *ма́шко, мӑлéчко, а́к нé-ј крӑстӑно* [ПДој,117]; Саќов: формата **шул'ко** ја третира како вокативна: 'обраќање кон уште некрстено дете' [СКук(340)]; но во погорниот пример името не е во контекст на вокатив.

**шу́ма*** f 1. 'планина' ~ *(та́ткуто) уф-кӑшичата дунцéл мла́да жéна. И óна гутви́ла пла́нуве ка́к да ги мӑче дéцата, óти сака́ла да се услубóде уд-ни́х. Еди́н дéн Ти́на и Ива́н ... га-напушчи́ле та́ткувата кӑшча и уддéле уф-шу́мата* [ВДој(276)]; ~ *то: уфча́р има́л бил'у́ци: бил'у́к има́л кóјне. Оде ѓа́вуло кӑде кујна́ро ка́к па́се уф-шу́мӑта кóјнто. Си́те ги... изуми́рӑт кóјнто* [ПДој(143)]; 2. 'суви лисја' ~ *тпил'а́нка, та́-ј бóлис пу-тит'у́но, ли́стуфто му-стӑну́ат ку́т ус-пéпӑл пусóл'ни. Стӑну́вӑт тéнки, кут-шу́ма сӑ-дрóбӑт* [ПК,2(84)]; ~ *оно час змиата виде, на пӑтју идиха едни л'уди, и му вели на човека: "покриј ми тука аф тиа шуми нетри, да не ми видат тиа л'уди"* [V,РМ,80]; ~ *вéли на сирома́хот: "нé ми гу да́ваш товá мóмче на мéника? Ви́а и такá и такá ки гу хари́сати, ба́ри да́јти гу на мéника!" На пӑтјут најдé аф гора́та еднá дӑлбóка јáма, гу фӑрли́ та́мо. Аф ја́мата и́маши шу́ми, момчéто нé си убúло* [V,РМ,145]; 3. 'суви стебла од пченка'~ *а-ижни́х шу́мта за-дуби́ците, за-зимуви́ште* [ПК,2(141)]; ~ *чини́ха еди́н нóв ихӑр и еди́н и́маха. Ги удри́ха доби́цит у, фати́ха да флé-ват на вéткио ихӑр. При нóвију ихӑр има́ло еднá шу́ма от миси́рка, óлот га хрӑсна* ]V,РМ(124)] – во контекстот има една фонетска посебност, карактеристична за крајните југоисточни говори: елизија на иницијалното **в-** од секвенцата **во-**: *óлот га хрӑсна;* 4. 'исечени гранки со лисја за храна на добитокот' [ПК,2(140)]; 5. 'даб' ~ *шумóвте дӑрва сӑ-на́ја́рни* (за затоплување) [ПК,2(10)].

**шу́мка** f 1.'ситни гранки и лисја' – в. **шума** 4; 2. 'дрво даб', сп. *шумóво дӑрво – тó-ј дӑбуво дӑрво* [ПДој(124)]; 3. 'обвивката, лисјата на кочанот од пченката' ~ *нéк си-стóо куба́ко* (клас од пченка) *уф-шу́мкӑта, и́нак скóро ќи-устӑрéе* [ПК,2(140)]; 4. изр.: **по шумка по тӑнка** (= изр.: *пуд дӑрво пут камин* = секаде) ~ *вели на мајка му: "дека са тиа моите другари, што утепаха заинцитту, л'у и ми вӑрзаха за тополата?" Тогас отиде по шумка по тӑнка, ги најде другарите му и сичките ги истепа, фрет ги исклава* [V,РМ,105].

**шумлӑк** m 'зашумено место но со ситни работи, со грмушки' [ПК,2(8)]; ~

*дéк ќ-óјш пу-тóо шумлăк;* со исто значење и: **урмăнлăк** [ПК,2(141)].

**шумóле** impf 'се слуша слаб шум' ~ *сушéц-еј зăледúн снéг, сúтни кут прóсини зăрна: слýши, вăрне сушéц, он шумóле* [ПК,2(109)].

**шуп** m 'гранка со остар врв, шип' ~ *му вели: што имаш милички ми зет, што ми ти боли? Тогас зетјут му вели на царјут: "ах царју, сношти засоних, ча бех аф среду морету. и таму беши изл'алу един шуп* (не: 'шип'?) *кату губерна игла и на врăх иглата едно јајце и јазе на врăх"* [V,PM,50].

**шупéл'ка** f 'носница, ноздра' [ДК,Ем (103)].

**шупéл'ке** impf 1. 'собира (зема) она што некој има' [СКук(341)]; ~ *тóо дéте шупил'кáјќин, шупил'кáјќин, ќи-грáбне нéшто* (ќе украде); 2. 'се вртка, губи време' ~ *цéл дéн сă-шупéл'кум нис кăшти, нúшто рабóта нéма на-мигдáн* [ПК,2(140)].

**шуплив*** adj 1. 'кога некој плод, во случајот орев, останал празен, неквалитетен' ~ *Еј Султо, Султо мори Султано] арам да ти е то лице!] што ти го Бог дал мори на тебе] куту на тебе, будала?!] да гу прудавиш, леле, на светут] за една ока уреје] за една ока, Султо, уреје] и они сите шупл'иви* [ТГев(204)]; ~ *сúчките урéе излизéа шуплúви* [СКук(341)]; и: **'цăрвујадин'** ~ *тóо дăрвуто цéлто-ј шуплúво, цăрвујадно сè о-издéли цăрвито;* 2. fig.: ~ *дă-сă-нăвúде тóо мóјо кăсмéт шó-ј тóлко шуплиф* [ПК,2(142)].

**шупне** pf 'остави' ~ *ми-сă-зăмăрсú прé-дăнто, нă-мóжум до-рăзмăрсум, ќо-шýпнум гáаре;* сп. ~ *тáа тáфта а-најдéх зашýпна уф-мутвáко, сја-зéх* [ПК,2(141)].

**ш'ýпнова** impf 'потерува' ~ *лéгна да спú и сăн н'ă-гу-фáти заш'ó загубú пч'éлата; кугá да-усăмн'и да-а-нáјди; л'у фатú да-усăмн'ава, стáна, фáш'та пит'éлот му-клáва сéдлото, го-јáхна, и го-ш'ýпнова ...*

**шупóте*** impf 1. 'зборува тивко, скоро нечујно' – понекогаш зад шепотењето се крие лоша намера: *шупутéјќи ус-тóо ус-ун'óо ги-рăскăрá л'ýјто* (луѓето) [ПК,2(142)]; 2. 'кога нечиј ангажман надвор не ги донел очекуваните резултати' ~ *тáтку-ти тă-пуштú ут-сéлто* (да завршиш нешто, а не) *да си-дóјдиш шупутéјќин, биз-нúшто* [ПК,2(142)].

**ш'уре** m 'роднина, брат на жената' (во други говори: *шура*) ~ *дојде врјаме, сакаши да са ужени ш'уре му, та дојде баба му, пехера му, да гу кани на свадбата. На негу заедноч му фтекна, што му речи дјадоту* [V,PM,93].

**шут** adj 1.'животно без рогови' [СКук (341)]; 2. изр.: **éм шýто, éм ругáто** (= кога неквалитетот се прикрива со нешто нереално) ~ *éм нé гу знáа, éм сă-фáле* [ПДој(138)].

**шутáрка** f, bot. 'пченица која на врвот нема ситни влакненца (во дијалектот **усил'**)' ~ *чинúца биз-усúл', шýта-ј* (оттаму името **шутáрка**), *гóла-ј, óт нéма усúл'* [ПК,2(142)].

**шýтке** impf 1. 'фрла, отстранува нешто невнимателно' ~ *Он, викáл, шо сăкá нáс дă-нă-пугýбе, и трýј-цăта брáте, а нúе, вúке, сус-Бóга напрéди ки-устáнуме жúви и óн ќ-óде мéсто нáска". И фáте, сéче мрăфка. Сéче мрăфка, шýтке нă-тăкá* [ПДој,Ник(160)]; 2. – **(сă)** 'се мавта неорганизирано' ~ *цéл дéн сă-шýткум нис-пазаро, да-мă-пúтиш зашó, и áска нé знáм* [ПК,2(142)].

**шутлáк** m 'искршен глинен сад, често се користи како саксија и сл.' ~ *скăрипин бăрдáк, стóмна. Уф-*

*шутлáцте кукóшките пíąт вóда, жéнте сéет кíтки* [ПК,2(142)].

**шутлиф** adj – в. **шут;** изр.: **éм шутливо, éм будливо** (кога виновникот не ја признава грешката и уште се заканува) [ПК,2(142)]; ~ *éм н'óо бúве, éм нé гу-умée за-нíшто, éм гувóре* (приговара, става забелешки) [ПК,2(162)].

**шутне** pf 'фрли' – в. **шýтке** ~ *"Мú јá ти гу пíсмуто, нá ти гу, вúке, тóă пíсмо нă-мéне ми-гу-дăдé". "Ах, вúке, кýчето ниéдин, óн је знăјáл дă-чéте, мóјто пíсмо гу-шутнá, óн нăпишá знáчи тúă дăј-нăпрáвиш"* [ПДој,Ник(158)]; ~ *ут-пéпăл лéп дă-мисúла, нă-жéнă-му пишáл, кучúна-ли, мáчки-ли, шо дé-ј, дă-зăклáл, шо нé сă-јáде. Тóă фăтúл: дăрц, дăрц, гу-судрáл пíсмуто, гу-шутнáл* [ПДој,Ник(158)].

**шýтнин*** adj 1. 'фрлен' ~ *тó-ј шýтнино, зéм-сјо·* [ПК,2(142)]; 2. 'девојка оставена од младичот' ~ *шýтнина-ј шóм шéте сáма...*

**шýто** adv 'кога нешто не е во ред' ~ *шýто ми е* (= ми недостасува нешто на кое сум свикнат) [СКук(341)]; ~ *биз-мóмте* (ќерките), *нóго ме-ј шýто* (чувствувам празнина) [ПК,2(142)].

**шушéл'ки** pl. 1. 'суви јаболка или сливи исечени на парчиња' ~ *кá ќи-пáдне снéк и шушéл'ки ќи-јáјме;* 2. fig. 'ништо' ~ *дунце шушел'ки* (зн.: ништо не донел) [ПК,2(142)].

**шýшка** f 1. 'мешунка, пр. од грав, грашок, таму стојат зрната' [ДК,Емб(104)]; ~ *изгóри-ј тúą шýшките, да нé прáват ѓýбре низ двóро* [ПК,2(142)]; 2. изр.: **ни-шушка** (= ни малку, ништо) ~ *уф-амбаро нема ни шушка* [ПК,2(182)]; ~ *ќ-им дáм шýшки, кá нéмум нíшто* [ПК,2(142)].

**шýшке*** impf 1. 'прави лесен шум'; 2. – **(се)** 'се движи неорганизирано, се мота' ~ *Лисúцта... ги-убисúла рúбите нă-тăвáно и пá си-излизéла дă-бăрке нéкуј дрýк килипýр. Сă-шушкáла тýка-тáм, и éт-ти-о вăлко прăд нé·. "Дéк си-кинисáла мурú кýмо лúсо?"* [ВКук,П(286)] – во контекстот се забележува двојно присуство на вокативна форма: освен кај именката и кај атрибутот: Дéк си-кинисáла **мурú кýмо лúсо?**

**шýшл'о** n 'слаб, исцрпен, непретставителен' ~ *кăкóф шýшл'о бúше, сјáа сă-збрá* [ПК,2(142)].

**шушуке** impf 'зборува тивко, таинствено – шепоти (со негативна конотација)' ~ *сè ус-нéго шушýке. Шó нé ќи-шушýке кá мо-ј куту мáша, сúте рăбóти му-ј-вăрше* [ПК,2(175)].

**шчепчуве (се)** impf – болното добиче од *шап* не може да оди, криви, т.е. се *шчипчуве,* на устата непрестано има пена [ТГев(381)].

**шчикуресе (са)*** pf 'се скочани' ~ *ка си дуна сечко* (народен назив за м. февруари) *един ветар и дош, ка си зафати една лапавица, хеј море, хеј, чувек уд студено уф-мишији дупки да са напике. Бабата сусе кози и јарци биише таман на среди на пăтут. Ка а фати пуледицта и она и јарци са шчикурисаа и који дек си биише там си устана* [ТГев,13].

**шăвáре** impf 'кога некој се движи тивко за да не биде забележан' ~ *шăвáрăт тúă тáмка, нé знáм шо ки-бúде; шăвáрăт нă-гóр нă-дóл* [ПДој(117)].

**Шăдрăвáно** top. 'сега чешма, порано имало **шăдрăвáн** (водоскок)' [ПДој(220)].

**шăúн** m, zool. 'граблива птица, јастреб' ~ *óн вăрве, лéте нóго сúлно* [ПК,2(142)].

**шăјтáн** m 1. 'митолошко суштество, ѓавол'; 2. fig. 'итрец' ~ *ус-тóо*

*шăјтáн нíм фáшти рабóта; шăјтáн-еј, нíкуј нă-мóже ус-нéго* [ПК, 2(142)]; в. **шејтáн**.

**шăјтăнлăк** m 'итроштина, ѓаволштина' ~ *уф-нéго кóлко да-сáкиш шăјтăнлăк* (полн е ѓаволштини) [ПК,2(142)].

**шăмáк** m, bot. ~ *тó-ј куту трăска, сáмо шó-ј пó-мéк. Он рáсте висóк на-влáжни мéста; ус-нéго сă-пукрíват тăрла, плéмни, пичáла* (летна кујна, шупа) [ПК,2(142)].

**шăмíа** f 'крпа за врзување на косата' ~ *кóа ќи-стíгнеа дóма, ду-зéтут, тíе шо-бéа су-кóјна, кóли, сивăртиа, ă-вăртиа нивéстăта укóлу óгинут. Нă-свикăрвăта ќи-зéвăа ќиму-ă-изгóриа шăмíăта, нă-сфéкурут кáпăта* [ВЕв,Ил(307)]; ~ *кăврáко-ј купрíнна шăмíја зă-зăбрăдýвне. Ус-кăврáко нé сă-зăбрáдуват ýште, сáмо кóста. Жéнте кăврáко гу-нóсат кá сă-прăмéнувăт* (ка се облекуваат во чисто, во ново) [ПК,2(63)]; ~ *му-дăдéх рíза на-свéкурут, нă-свăкăрвта шăмíа. На-врáтта ми-дăдéа еднó мăшко дéте прăд мéне; му-дăдéх адна кушýл'а и адна кăрпа и адна јабýлка* (во случајот некогашното вокално **л** е заменето со 'ул', наместо очекуваното 'ăл') – несомнено дека се работи за лабијализација [ВГ,С(271)] – опис на дел од свадбениот церемонијал.

**шăмíче*** n, dem. – в. **шăмíа** ~ *и вíја си-извăдíле шăмичíјнăта, им-дуј-дéла кăрфта дă-ă-познáăт óти им е мáјка, и извăдíле шăмичíјнăта, ă-избришáле, ă-бăкнáле. И вíја стражáрите "фап"! "Зăштó вíја не-ă-пл'ујнýвăте?"* [ВЕв,Кр(302)].

**шăмăндýрка** f ~ *тáа сă-кláве уфкăндíлто. Она-ј áдно тинкíно крăхче, низ-нéго пумíнве áдно кóнче, тó-ј фитíл'что* [ПК,2(142)]; кај Саќов (пак од кукушкиот говор): 'свеќичка, што се става во кандило, полно со зејтин' [СКук(341)].

**шăмăтá** f 'гужва, караница, немир' ~ *кăд-вáс снóшти кут-кá-сă-тéпше нéкуј, стăнá аднá ѓурултíă, шăмăтá шó бíше тáа рăбóта?* [ПК,2(43)].

**шăпýрка** f 'меур' ~ *лéбо-ј шăпýрки, шăпýрки, а и тéстто станýве шăпýрки, шăпýрки* [ПК,2(142)].

**шăрвéта*** f 1.'дел од женската облека со која се завиткува, покрива косата, шамија' ~ *кăрпа за-забрáждине, за-сéнка – кá кóпат жéнте, áко-ј тéнкичка, тáа уд дóл шо сăвăрзýве, сă вíке* **муфéс** [ПДој(117)], ~ *Нивéјсти иднó врéме и-прáва, нăнáшти мéста, тýа гóре, ут-Илицíиву нă-гóре, су-шáрове или сăгíа му-свíкăше рýвуто нă-нивéјсти, су-кăлпáк нéкуј, тýа су-пýлуви, зилéни шăрвéти* [ВЕв,Кр(307)]; 2. 'крпче за нос' [СКук(341)].

**шăрлăгáн гýли** pl., bot. 'плодот им е дел од коренот како компирот' ~ *óни сă кут-кумпíро, рáстат пудзéмта. Кýлк áјн јумрáк-сă, цăфтат жăлто, пурáснуват висóко. Ги-кláват уф-кíсло и сóл' за-зíмно врéме* [ПК,2(142)].

**шăрлăгăнíк** m ~ *тó-ј ут-тинкíа сăт, уф-нéго сјо-чувáли шăрлáно* [ПК,2 (142)].

**шăрлăнџинá** f 'работилница во која го мелеле семето од сончоглед или сусам и се произведувал зејтин' [ПК,2(142)].

**шăшíк** adj 'тој што гледа настрана, кривоглет' [СКук(341)]; ~ *óчите му сă шăшíк*; и adv.: *шăшíк глéде* [ПК,2(142)].

**шăшиклиа** adj 'кривоглед' – в. **шăшíк** ~ *нă-тóо дéтто мó-ј-шăшиклíа, шăшиклíф* [ПК,2(142)].

**шăшкăн** adj 'збудален' ~ *устáв-го тóо шăшкăн; ~ шó сă-прáвиш шăшкăн, кóј тă-знáа* [ПК,2(143)].

**шăшăрáпка** f 'мешунка од зрнести растенија (грав, грашок и сл.)' [ПДој(123)].

**шăшăрма́** f 'неред, расправија' ~ *стана́ а́дна шăшăрма́, уф-шăшăрма́та избига́х* [ПК,2(142)]; ~ *зар тоа може да помине без присила, без милиција, без затвори, без тепање, без ѕверства, без сите грозотилаци, што го красат животот и во срекно време, а камо ли кога е таква "шашарма"* [Мац,КДЗ(170)].

# ă

**ăбо́лку** n, bot. 'овошно дрво што дава убави сочни плодови, зрее наесен' ~ *имáл адна-цáр трú синóви. Имáл и áдна ăбóлку. Кáта-гудúна прéт дă-зрéе тó ăбóлкуту му-гу-идéле. Ко—удéле дă-гу-бéрăт, гу-нăјдувáле издéну* [ВВ,Крон(311)].

**ăвли́а** f 'градина' ~ *А, брă, ричé, гуспудúн – тúја имáле тóгăј кăту гóспови* (господа?) –, *лáј-га* (**лаги** = мисли), *úмăм иднá ăвлúа, сéкуј пăт а-трéбам ут-трéви, ут-тăквúа, пá úма* [ВЕв,Кор(305)]; ~ *му-вéле, вóлут: "Слýште вáка. Јáс нă-мóјто гáзда двáјсет гудúни му-óра, му-рăбóта; му-пурáсти и дéца и ину-дрýго. Ето сéга устáри, мă-пуштúа у-ăвлúăта, мă-тóкме дă-мă-зăкóле, нéма прáво"* [ВКај,Бош(300)].

**ăли́скут** adv 'вистински' ~ *"Мúцо, кá-жи, ти-си дóбăр чувéк, кáжи-ми алúскут кá бéше тá рабóта". – "Јáс, áга, нé-знам лăжа, јáс úмăм дéца, мóра дă-кáжăм úсто, алúскут кá си бéше рăбóтăта"* [ВЕв(296)].

**ăмбар** m 'направа од дрво во селските дворови во кои се чува жито, пченка' ~ *бугáтите уд-дилéку мужéле дă-сă-пýл'ăт пу-кýјќите шу-бéа и уднáдруф вăрусáни; уднáдруф имá-ја: гулéми двурóј, ăрóј, пујáти, кучúни, плéмни и гулéми ăмбáри* [ДК,Деб(154)].

**ăрблăк** m 'скршена стомна од која се чува долниот дел, може да послужи како саксија' [СКук(341)].

**ăргáт*** m 'наемен работник што работи на надница' ~ *е, гréде цáрут д-и-нăпóе кóјнăта – а вúжца чýпата. Лéпа – слăнце грée. Му-вéле нă-ăргáтте: "Ќ-óјте, тáм úма úнă-тупóла. Ќ-ă-пáдните тá тупóлта, úма úнă-чýпа"* [ДК,ЛИп(115)]. – Во повеќе случаи сонантот **р** се јавува како катализатор што ја забрзува редукцијата на соседниот глас **а** во **ă**, се добива групата **ăр**, што во овие говори се јавува како континуант на некогашното слоговно **р**.

**ăр-мăр** interj 'изразува незадоволство' ~ *живóто гу-пуминáа кут-кýчто и мáчто, сè сус-ăр, сè сус-мăр* [ПК,2(171)].

**ăртилéрија** f 'далекуметни оружја'; ~ *Тýрците и прăвúја специјáлни лóтки су-укреплéни жилéза тăкá ... осигýрăни зă-дă-ă-ýдрăт кулúбăта. Пред дă-ă-ýдрăт кулúбăта, нă-ѓóлут сус-вóјскăта, удрú ăртилéрија дă-бúе ут-Тулумбáзут, аднó мéсто Тулумбáзут се-вúка* [ВЕв(297)].

**ăрăни́а** f 'голем бакарен котел за перење алишта' ~ *идну-дéн Нăстрăдúн уџá*

*утíшăл кăј-кумиш́ăта дă-пусáка ăрăни́а зă-дă-испéре жéнă-му. И ичóм сфăрше рăбóта ќи-му-ă-вăрне* [ДК,Деб(154)]; ~ *Нăстрăди́н уџá клáл у-ăрăни́ăта идну-мăлéчко кóтле и зáјно су-кóтлито му-ă-вăрнáл ăрăни́ăта. Кóга вíшăл кумиш́ăта у-ăрăни́ăта íма и мăлéчко кóтле, сă-зăчýди* [ДК,Деб(154)].

**ăскéрин** m 'војник' ~ *идну-дéн Нăстрăди́н уџá стрéтнăл нă-пăту идну-ăскéрин су-иднă-гулéма тóрба нă-рáмо. Оџăта г-упитáл ăскéрину: "Шо нóсиш, бре ăскéрче, у-тá гулéма тóрба?"* [ДК,Деб(156)].

**ăфукат** m 'тој што застапува, што брани пред суд' ~ *чóику ýм нéмăл у-глáвăта ичо ќи-прáве. Ќи-му-óдăт сăти пáри. Тугá нíкуј гу-пужăл'áле, му-рéкле: "Сáмо Нăстрăди́н уџá мóже дă-тă-куртули́са". И тáка чóику гу-ві́кнăл Нăстрăди́н уџá, димéк кăко ăфукáт* [ДК,Деб(156)].

**ăџăмăлăк** m 'грешка како резултат на наивно однесување' ~ *Зéва ину-гулéм кáмен. Змéут глáва инá, кулкáва гулéма! Ќи-г-ýдре. И вó – а гулéмуто кáмен – тáап нă-пáшкăта, му-ă-скинýва пáшкăта. Змéут скóкна, пап гу-фáти, г-упăлти, гу-фăрли тáка, нáка. Чéка дéуто дă-си-дóјде – гу-нéма, чéка – гу-нéма. – "А, си вéле, нăпрáј дéтто никуј ăџăмăлăк"* [ДК,Ран(142)].

**ăшчи́а*** m 'гостилничар' ~ *димéк, тíа двé јáјца, шу-и-изéшăл, ќи-си-л'упéле пилíна, пилíнăта ќи-пурăстéле ку-кóшки и сă-сóбрăл идну-исáп шу-нé-му стигнáл цéлју гурбéт. И тáка чóику нé плáшча, а ăшчи́ăта сáкăл, а рăбóтта стигнáла ду-уќумáту* [ДК,Деб(155)].

**ăă–ă** part 'за потврдување, да' [ПК (Гăр)].

# КОН РАЗГРАНИЧУВАЊЕТО НА МАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ ВО СОЛУНСКО

1.1. Во минатиот, односно предминатиот век, во услови кога не постоела македонска државност, а тоа значи дека не постоеле ниту званични културни институции, македонските дијалекти ги истражувале странски слависти, главно од словенските универзитетски центри, но и пошироко.

Иако испитувачите, по правило биле квалификувани луѓе, специјалисти од висок ранг, коишто го отвориле прозорецот меѓу македонската јазична стварност и светската лингвистика, сепак во нивните истражувања често недостасува комплетност, имено поради фактот дека не биле родени говорители на македонскиот јазик. Впрочем овој недостаток добро го почувствувал и еден од првите (и временски, но и по значење) Ватрослав Облак, кога во Воведот на своето познато дело „Македонски студии" запишал: „Пред сè се интересирав за гласовните особености на јазикот, бидејќи севкупниот инвентар на формите на еден дијалект туѓинецот и при подолг престој не може да ги согледа; во тој поглед неговите студиите ќе бидат непотполни..."[1]. И навистина односново реално согледување на Облак се потврдува со следниов случај од неговиот монографски труд: лексемата *ва̄̆тук* го објаснува

[1] В. Облак, *Македонски студии*, Љубљана, 1994, с. 27.

погрешно: како направа 'совалка' (= додаден дел кон разбојот, парче дрво како развлечен круг, во кој се става цевка на која се намотува преѓа што дијалектно се вика вӑтук = јаток; фактички се работи за дел од преѓата што се вткајува). Слични превиди забележивме и кај М. Малецки, во инаку значајното дело за говорите во Солунско[2], имено тој турскиот збор **аралӑк** што значи 'тесен меѓупростор, цепнатинка' го објаснува како 'балкон' - веројатно на 'балконот' имало таква цепнатинка, и при објаснувањето од информаторот дошло до забуна, натаму зборот **банда** (исто така во „Речникот") го објаснува како назив за слика, украс од ткаена материја што се става на ѕидот, најчесто над креветот, а вистинското значење е: група свирачи на дувачки инструменти - веројатно на споменатиот украс имало извезено таква група свирачи. А. Поп-Стоилов од друг аспект се осврнува на проблемот, имено во статијата „На гости во Зарово и Висока" тој ја упрекнува тогашната македонска интелигенција (иако малубројна) за неактивност и лежерност: „... одамна душата ми ја бранува мислата дека ние...", главно во Македонија, секогаш очекуваме богатствата во нашата сопствена куќа да ги откријат и проучат туѓинци"[3].

2.1. Како што често се случува во животот некоја одредена случајност може да отвори нови патишта и можности од било која сфера. Така во една обична дописка од солунското село Висока до весникот „Сӑветник" која што имала за цел да ѝ соопшти на јавноста за националното будење на Македонците од односнава регија, т.е. за настојувањата на населението да се ослободи од присуството на грчкиот владика Неофит, односно од употребата на грчкиот јазик во црквите и училиштата. Со цел да го истакнеме сфаќањето што се јавило кај Македонците од Солунско за значењето на народниот (маи̯чинъ) јазик уште

---

[2] M. Małecki, *Dwie gwary macedońskie (Suche i Wysoka w Sołuńskiem)* Słownik, Kraków, 1936, c. 4, 6.

[3] А. Поп-Стоилов, *Село Зарово - Солунско,* Софија, 1979, с. 11, од студијата „На гости в Зарово и Висока"(1900).

во средината на 19 век, кога, и покрај противењето на грчкото свештенство, успеале да го воведат во училиштата, ќе претставиме краток извадок од оваа дописка, од која исто така се забележуваат одредени дијалектни посебности: *"Чендата ны на еднъь годинъ озгорѣ се научиха прѣзъ маічинъ си езикъ. толко, колко во дължината на толкотъ поминали години не можиха никакъ да напрендватъ по рънковотството на грцкото ученіе".*[4]

2.2. Во односнава дописка на повид се повеќе лексички единици со зачуван назализам што упатува не само на една петрифицирана состојба од развитокот на јазикот, туку и на аргументот за поврзаноста на јазикот на светите браќа Кирил и Методи со македонските говори во Солунско; сп. примери со (он): пънтътъ по кои-то вървеше; Лънгандина; пънтоваштемъ по селата се мънчеше; и ви даде на рънка ирадето; а не за го земите вие на рънци; не се опитала за това нѣшто и първъ пънтъ.

Се разбира дека паралелно (во истиов текст) срекаваме и примери со остатоци од носовката од преден ред (ѧ): глендa се дописникътъ ви бѣше заборавилъ; чендата ны на една година озгорѣ; заштото ке грендѣл владиката; Неофит глендаштемъ постоіанството; нито видѣли вѣстници на маічин си ензикъ.

За високиот степен на случаи со зачувани траги од назализам многу репрезентативно зборуваат примерите во кои по образец на споменативе случаи се јавува неоргански назализам: сѣ енвиха в Щ/градъ; лънжливо преставуваха; цѣло село му обенвуваме; не можиха никакъ да напрендватъ и др.

2.3. Споменатиов напис од с. Висока со своите архаични јазични посебности го привлекол вниманието на славистите, проф. М. Хатала 2 год. по објавувањето го препечатил (текстот) во загрепското списание "Književnik"[5] со што во науката се потврдила теоријата на В. Јагиќ за македонското потекло на старословенскиот јазик.

---

[4] В. „*Съветник*", г. 1, бр. 29 (7.10.1863), цит. од А. Поп-Стоилов, *Село Зарово - Солунско*, с. 51.

[5] В. "Književnik", II (Zagreb, 1865), 471-474.

3.1. Посебностите на говорите во Лагадинско заинтригирале повеќе слависти, да ги споменеме: А. Шопов, којшто 1885 под псевдоним Офејков во софиското „Периодическо списание“ пишува за јазичните посебности на селата Висока, Сухо и Зарово од областа Богданско (Солунско)[6]. Една година подоцна на оваа тема (во истото списание) пишува и охриѓанецот Кузман Шапкарев. Подоцна (1898) А. Поп-Стоилов исто така во „Периодическо списание“ се објавил со нов момент од фонетиката на дијалектот во Богданско со статија за рефлексацијата на стсл. глас „ери“ (ы) во ъ и при тоа ќе истакне дека тоа претставува „еден од суштествените признаци, со кои што се решава прашањето за татковината на Кирило-Методиевиот јазик. Сега веќе, продолжува Поп-Стоилов, никој не се сомнева дека првите богослужбени книги пишувани од светите браќа Кирил и Методи се пишувани на солунското наречје“[7].

До кој степен се изделуваат говорите во Богданско од другите македонски говори, па и од соседните, многу сликовито ни претставува А. Поп-Стоилов во споменатата статија „На гости во Зарово и Висока“ преку разговорот што го имал со кирациjата којштo го превезувал до селото: „Господине - ми одговори кирациjата - ти и самиот слушна дека нашиот говор не е да се зборува пред свет. Јас сум кирациjа, одам на многу места, никаде не зборуваат како во нашето село, штом ќе почнам да зборувам по наше почнуваат да ми се смеат. Затоа и се трудам да се одучам од него (од родниот говор) и да зборувам како што зборуваат на други места“[8] (8).

4.1. Зимата 1891/92 г. В. Облак направил дијалектолошка екскурзија во Солун и соседните села : Ново Село, Градобор, Бугариево, Ватилак и Вардаровци. Во Солун го истражувал говорот од селото Сухо (Солунско), а од ѕидари

[6] А. Шопов, в. „Периодическо списание“, XVII (1885), с. 321-322.

[7] А. Поп-Стоилов, *Село Зарово - Солунско,* Софија, 1979, с. 14, од статијата „Рефлекси от старобългарския изговор на ы в новобългарските наречия“.

[8] А. Поп-Стоилов, в. фус. 3, стр. 14.

(мајстори) од Дебарско собирал дијалектен материјал од селата Клење, Галичник и Обоки.

Резултатите од односниве истражувања беа објавени посмртно од Виенската академија на науките под редакција на В. Јагиќ ("Macedonische Studien", 1896). Оваа книга на В. Облак несомнено има голем придонес за дефинитивната победа на "Македонската теорија" на Јагиќ во врска со татковината на старословенскиот јазик.

4.2. За време на Балканските војни (1912/13 г.) Ј. Иванов како војник имал можност да ги посети селата Зарово, Сухо и Висока во Лагадинско и при тоа успеал да забележи важен дијалектолошки материјал што го обработил и го објавил во угледното париско славистичко списание "Revue des ètudes Slaves"[9]. Во споменатава студија освен што дава историски податоци за Богданско, Ј. Иванов ги разгледува и остатоците од назалните гласови во сушко-височкиот и заровскиот говор (дава список на зборови и изрази во кои се содржат овие старословенски гласови) и завршува со текстови и обрасци .

Новина кај него е дека укажува на постоењето на „зачуван **краен ер**" во Богданско во зборoформи (најчесто придавки) што завршуваат на 2 или 3 согласки. Односново тврдење на Ј. Иванов беше прифатено од повеќе истражувачи на југоисточните македонски говори, во не така дамнешно време и од угледниот американски славист со полско потекло Зб. Голомб, иако во меѓувреме се јавија нови објаснувања, пр. од Ст. Романски во статијата „Лажни остатоци од краесловниот ер ..."[10], тој појавата ја објаснува како остатоци од сложената придавска промена, т.е. го оспорува тврдењето дека се работи за „зачуван краен ер". Последно објаснување за односнава појава, што се разликува од претходните, е од авторот на овој реферат,

[9] Ј. Иванов, *"Un parler bulgare archaique"* во сп. "Revue des ètudes Slaves", t. II, Paris, 1922, 86-103.

[10] Ст. Романски, *Мними остатъци от Краесовен ер в един български говор в Македония,* сп. Македонски преглед, III, София 1927, кн. 1, с. 23-32.

имено низ богатство од примери се укажува дека се работи за резултат, последица од друга појава (морфолошка): мешање на родовите опозиции, односно рушење на категоријата род што, има зафатено големи размери во односниве говори[11].

4.3. Полскиот славист Мјечислав Малецки во триесеттите години од XX век доаѓа во Солунско и во селата Сухо и Висока вршел дијалектни истражувања. Резултатите од таа работа планирал да ги презентира преку една комплетна студија за односниов говор, од која за жал поради прераната смрт објавил само 2 дела: Текстови и Речник[12], а третиот дел - Граматика, дополнително во поново време го објави неговиот студент Зб. Голомб[13]. „Во одзивите и оцената на двете книги на Малецки со право се истакнува неговата способност да ги улови и најсуптилните нијанси во артикулацијата на гласовите. Неговите записи се апсолутно комплетни и само како такви можеле на Голомба да му послужат за неговиот извонреден опис на дијалектот"[14].

Меѓу работите со кои се служевме во обработката на темата за споредби и разграничувања на говорите во Солунско ќе го споменеме и „Кулакиското евангелие"[15] „искарано" (= приготвено) како што пишува на првата стр.: „на *тувашно збор на Вардариа*" - станува збор за еден од најјужните македонски дијалекти, селото Кулакија се наоѓа малку југозападно од Солун , на самата утока на р. Вардар. Делото е настанато во почетокот на седмата деценија од 19 век, го има „*искарано*" Евстатиј Кипријади,

---

[11] К. Пеев, *Повторно за „лажните остатоци" од* ***крајниот ер*** *во југоисточните говори,* Речник на македонските говори во југоисточниот егејски дел, Скопје, 2002 г., с. 397-404.

[12] M. Małecki, *Dwie gwary macedońskie (Suche i Wysoka w Soluńskiem)* część I, Teksty, Kraków, 1934; część II, Słownik, Kraków, 1936.

[13] Зб. Голомб, *Два македонски говори (на Сухо и Висока во Солунско),* МЈ, г. XI-XII, Скопје 1960, с. 113-182; МЈ, г. XIII-XIV, 173-275.

[14] Б. Видоески, *Мјечислав Малецки како славист и испитувач на македонските дијалекти,* МАНУ, Свечен собир посветен на Мјечислав Малецки, Скопје 1977, с. 14.

[15] A. Mazon, A. Vaillant, *L'èvangèliaire de Kulakia un parler slave du Bas-Vardar,* Paris 1938.

а транскрибирано и објавено од француските слависти А. Вајан и А. Мазон. Се работи за евангелски текст пишуван на солунски дијалект со грчко писмо. А. Вајан во предговорот, разгледувајќи го јазикот на Евангелието направил комплетна студија за овој долновардарски говор. “Многу прашања, било фонетско-фонолошки, било граматичко-структурални, во односнава студија се така обработени, што можат да послужат и како база за споредби, односно како модел при разрешување на одделни проблеми поврзани со македонската дијалектолошка наука”.

5.1. Одделните прашања од говорите во Солунско, вклучувајќи го и аспектот на “десловенизација”, со мотивација за регионално разграничување, освен од споменатите извори, ќе ги разгледаме и со материјали од 2 села. И двете се наоѓаат северозападно од Солун, првото се вика Градобор (или Гăрдобор - локално), а го истражував лично со бегалци од односново село, според Тематскиот прашалник, приготвен од Б. Видоески, со околу 3.000 позиции. Говорот на ова село го истражувал исто и В. Облак и во "Воведот" на своите "Македонски студии" објаснува дека во Градобор (при дијалектните истражувања) се задржал само кусо време и дека анкетирањето го вршел во извонредно тешки околности. Оттаму нашите истражувања (не само за потребите на рефератов) ги замислуваме како настојување за дополна на белешките на Облак, исто така како можност за следење на евентуалните промени што се случиле во говорот на селото во период од 80 години, бидејќи, како што рековме, Облак бил во Солунско во почетокот на деветтата деценија од 19 век, а јас анкетите ги вршев кон крајот на седмата деценија од наредниот век.

5.2. Второто село чиј дијалект го разгледуваме - Ватилак, се наоѓа исто така северозападно од Солун. За време на Втората балканска војна (јули 1913) селото било уништено, а населението прогонето од страна на грчката солдатеска, така што според пописот извршен по Војната населбата се води како напуштена, комплетно без жители. Впрочем во споменатава војна голем број села во

Долновардарско, особено на отсечката Солун - Кукуш биле уништени[16].

Говорот и на ова село го истражувал проф. Облак, но и односниве анкети не се комплетни, така што се надеваме дека споредбите што ќе ги вршиме со еден текст од истово село (Ватилак) ќе бидат корисни во смисла на комплетирање на дијалектната слика на даденава регија. Се работи за автобиографски белешки од еден заможен македонски сточар што ги издиктирал некаде во почетокот на XX век, значи релативно близу до терминот кога Облак го собирал материјалот. Овој текст многу подоцна на страниците на „Македонски преглед" го објавил Љ. Милетиќ[17].

6.1. Осврнувајќи се кон разграничувањето на македонските говори во Солунско ќе тргнеме од аргументот дека: „Изоглосите на солунското огниште со двата свои снопа - малешевскиот и лагадинско-разлошкиот - источната дијалектна област ја разбиваат на три дела во правецот Југ - Север[18]". Ваквото разграничување набележано од Б. Видоески се базира врз покомплетни сознанија за македонската дијалектна ситуација, отколку што ги имал Облак и оттаму мислиме дека поделбата што тој ја прави разгледувајќи ги говорите во Солунско како: а) *Дијалекш на Сухо* и б) *Дијалекш на севернаша околина на Солун,* би било подобро првиот дел да гласи: а) *Дијалекш на исшочнаша реīија во Солунско* (со репрезентат говорот на Сухо), а вториот дел: б) *Дијалекш на зайаднаша реīија во Солунско.* Како потврда за ова ќе го споменеме аргументот дека говорот на с. Кулакија во основа се совпаѓа со особеностите на говорите од селата Ново Село, Градобор, Бугариево и Ватилак, што Облак ги третира како дијалект на северната регија (пр. со развојот на ѣ, со континуацијата на (**он**) и ѧ,

---

[16] К. Пеев, *Кукушкиош īовор*, т. I, Скопје 1987, с. 7-22; *Речник на македонскише īовори во јуīоисшочниош еīејски дел,* т. I, Скопје 1999, с. 9-27.

[17] Л. Милетичъ , *Изъ живоша на бълīаришѣ в Солунско*, „Македонски преглед", VIII, София 1932, с. 65-98.

[18] Б. Видоески, *Македонскише дијалекши во свешлинаша на линīвисшичкаша īеоīрафија,* МЈ, Скопје, г. XIII-XIV, с. 105.

односно со замената на вокалот ы, со акцентските модели и сл.). Споменатото село (Кулакија) не може да се третира како говор на север, туку како говор на запад од Солун, бидејќи се наоѓа на истата линија, или дури малку на југозапад.

Во неможност да се врши анкетирање на теренот границата меѓу овие две зони во Солунско ќе биде условна и треба да ја лоцираме на појасот што се протега малку источно од реката Галик .

6.2. Иако се забележуваат разлики внатре во самата источна регија, меѓу одделни пунктови, такви разлики се констатирани во развојот на одделни фонеми, пр. резултатот ǎ за стсл. ы (ери) е карактеристичен за северниот дел од источната регија (т.н. Богданско) за селата Зарово и Висока (сп. *влǎкó вǎј̑* м. 'вие'), постојат и др. регионални посебности, впрочем за нив пишува М. Малецки[19], но повеќе се оние црти што ги обединуваат овие говори како источни и со кои се спротивставуваат на втората (западна) група говори .

Таков е случајот со акцентот којшто со одредени посебности, пр. со подвижноста ѝ дава забележлива „боја“ на говорите источно од реката Галик. Споменатава подвижност низ парадигмата може да се следи како кај именските зборови така и кај глаголите, сп. примери кај именките - едносложни (м.р.): *дǎмӣ - дамбó(т̄), г̄лáс - г̄ласóт̄*, исто кај именки од ж. р. *п̄éш - п̄ишт̄á;* кај двосложни од ж.р. на **-а**: *брáда - брадáт̄а - брадúт̄е,* во ср. р. : *крúлу - крилóт̄у - крилáт̄а,* но кај др. тип именки имаме поинаква подвижност: *чéнду - чéндут̄у - чиндáт̄а.*

Кај глаголите подвижниот акцент го забележуваме во следниот тип: *бéра - бир'éш - бир'é; дǎржа - драж'úш - драж'ú.*

6.3. Западната регија што ја претставуваме со селата Кулакија, Градобор, Ново Село, Ватилак и др. имаат друг

[19] M. Małecki, *O zróżnicowaniu gwar Bogdańska w pd.-wschodniej Macedonji,* Lud słowiański, A III, z.I, Kraków 1933, A 90-131.

тип на акцентирање, имено акцентот е слободен, може да падне на било кој слог од зборот, на било која морфема, но посебноста е во тоа дека е парадигматичен, т.е во парадигмата не се менува. Исто така акцентска специфичност со која западната регија се изделува од источната е тоа што стариот акцент на отворена ултима се повлекол на вториот слог, сп. *жéна, г̄лáва, рéбро,* исклучок, т.е. случаи со акцент на отворен краен слог среќаваме во туѓите зборови, сп. примери од Кулакија: *ашикирé* 'очигледно', *бајá* 'многу', *башкá* 'одделно', *сифт̄é* 'првпат' и др.

7.1. Меѓу посебностите, на фонетски план, како диференцијални заслужува да се споменат: развојот на носовките, на големиот и малиот *ер,* на *ери,* на *јат̄* и др .

Во врска со континуацијата на *(он)* Конески ќе забележи: „Бидејќи најмногу траги од некогашниот назален изговор наоѓаме во нашите јужни говори (Костурско, Солунско), каде што во ред случаи имаме секвенци од вокал и назален консонант за некогашните носовки (*дăмбо, г̄ренда, п̄енда)*, би било логично да претпоставиме дека процесот на деназализација се ширел постепено следејќи го правецот север - југ, така што најдоцна ги зафатил јужните говори“[20].

7.2. Сепак треба да се одбележи дека Облак во одредени фонетски ситуации развојот на назалноста, поправо нејзиното разлагање го гледа со еден степен понатаму, односно со резултат на вокално *м* и вокално *н,* тој нагласува: „Овој дијалект (станува збор за с. Сухо)... припаѓа кон оние јужномакедонски дијалекти коишто го задржале назализмот во висок степен... *(он)* станало *ъм, ън, ...ѧ* се развило во *ем, ен; ъм, ън* во нагласени слогови поради целосно апсорбирање на *ъ* следните сонанти *м, н,* поминуваат во вокални *м* и *н;* во ненагласени слогови *ъ* можело да се развие во *а*“[21].

[20] Бл. Конески, *Ист̄орија на македонскиот̄ јазик,* Скопје 1967, с. 44.
[21] В. Облак, в. фус. 1, с. 41-42.

Бројот на случаи во кои носовката *он* се реализира како вокални *м, н* е многу поголем: *змп̄, п̄нт̄, п̄нт̄ишт̄а, мндру, мнч, п̄мп̄у, рмп̄,* наспрема примерите во кои носовката не е акцентирана и резултатот е двокомпонентен *ạм, ạн: г̄лạм-бо́к, г̄о́лạмби, кạмп̄и́на.*

За развојот на носовката *ен (ѧ)*, исто така изделува два резултати: *ем, ен* и вокално *н.* За првиот случај Облак ги наведува следниве примери: *же́нт̄ва, г̄ре́нда, че́ндо,* а за резултатот вокално *н: знт̄, знт̄уфци, свнт̄е́ц, г̄увнда́ри* и др.

Веднаш треба да потенцираме дека ваквиот резултат (вокални *м* и *н*) за развојот на носовките во говорот на Богданско (т.е. во источната регија во Солунско) не е нотирана во трудовите од другите истражувачи ; и Поп-Стоилов, и Малецки, и Голомб и Видоески за носовката *он* пред лабијален консонант наведуваат *ӑм, ӑн.* Аналогно е претставен и развитокот на носовката од преден ред *ен (ѧ).*

Различното поимање на работите веројатно треба да се објасни како резултат на различната лингвистичка наобразба, бидејќи временската дистанца меѓу истражувањата на Облак и Малецки од 40 год. не би можело да ги предизвика односниве промени.

7.3. Она во што се сложуваат Облак и Малецки (како директни истражувачи) е дека чувањето на назалниот елемент во Лагадинско (за Облак само преку селото Сухо) е дека присуството на остатоци од назалниот изговор во односнава регија е толку силно изразено што се јавува и во случаи за кои нема историска обусловеност, таков неоргански назализам најчесто се јавува на местото од *сек. ер,* и на др. места, сп. кај Облак: *мнг̄ла́, лнжи́в, бӑ́нчва;* кај Малецки: *лӑнжа́, лӑнжи́ца, мӑ́нг̄ла.*

8.1.На север (во источната регија), од с. Зарово, А. Поп-Стоилов освен остатоци од назалните гласови исто така презентира и примери со неоргански назализам: пра́ҕạт увръначѣ зạ вънчва (од бъчѣва); длънгу кạто́ вънжи (од дльго); ним ва̋рваш, тӓ лънджạ (од лъгати); лънджи́цạтạ-і уд-дръв8, лънджича́рник (од лъжица), мънгла па́днạ, мънгли́чаву вра̋ми (од

мъгла), стънклуту сä здруви́ (од стъкло). Од истото село за неоргански назализам за ѫ е регистриран само случајот: пнте́л на вуни́шти (од пѣтелинъ).

8.2. Како преоден говор од Лагадинско на север кон Кукуш го земаме говорот на с. Негован што го истражувал Б. Видоески. Иако се наоѓа многу близу до Зарово тој не ги споделува неговите (или поточно лагадинските) црти . Веќе споменавме дека се разликува во однос на акцентот, а таа различност се потврдува и во континуацијата на носовките, имено овде редовен рефлекс за *он* е темниот полувокал (така е и пред лабијална согласка): дъп, зъп, зъблу, клъбу, ръка. Исключоците се реткост: бландеіа и мъндар за *он*, односно: глиндáлу, éндру, чéнду, мисинчи́на за ѫ.

9.1. Говорите од западната солунска регија, на запад од р. Галик се вклучуваат во општомакедонската замена за носовките, имено **он** се рефлектирало во вокал без траги од носовост, пр. од крајната јужна точка, Кулакија: *са наблудú, ḡулу̑б, мученúц, ḡолéмому̑чениц, ра̑ка, скаūúа, су́буūа* и др. Оваа посебност се шири регуларно (без исклучоци) на север, пр. од Ново Село: *да̑ū. дӑбóво, ва̑ḡлин, ḡӑлóū, ḡӑлóби* (во др. села *ḡӑла̑ū*), од Градобор: *са̑ди, ва̑жи, ūа̑ū, ḡӑла̑ū, ра̑ка;* исто така и во позападните села кон Енице-Вардарско, сп. од Вардаровци: *за̑би, ūа̑ū, да̑ū, ḡа̑ска, са̑дба* и др.

Отсуството на назализам во западната регија е одразена и во континуацијата на ѧ: *жéūва, чéду, клéūва, езúк* (Ново Село), *чéдо, јиūа̑рва, зáјц, мéсиц* (Ватилак), *зéū, ūéū* (Вардаровци).

Зборувајќи за развојот на носовките во селата од западната регија од Солунско, проф. Облак истакнува (тој ги третира како северни): „Тука ринесмусот се задржува само во следните примери: *зъмба* (Ново Село, Ватилак), *енза (ḡу фаūи енза), кленза* (една детска игра) (Ново Село)" („Мак. студии", с. 45). Првиот пример *зъмба* (со измена *з* во *ѕ*) го споменува и Д. Иванов во студијата за гевгелискиот говор[22] - *ѕъмба* 'парче железо со остар врв за отворање

[22] Д. Ивановъ, *Гевḡелийскияūъ ḡоворъ*, София 1932, с. 73.

дупки на железо или кожа'. И едниот и другиот направиле превид бидејќи се работи за позајмица од турскиот јазик *zimba* 'средство за отворање дупки'[23].

2003

[23] А. Н. Баскаков и др. *Турецко-русский словарь,* Москва 1977 с.946.

## ЗА МАЛКУ ПОЗНАТОТО КАЛКИРАЊЕ НА СЛУЖБЕНИ ЗБОРОВИ ВО ЈУГОИСТОЧНИТЕ ПЕРИФЕРНИ МАКЕДОНСКИ ГОВОРИ

„...примањето на еден сврзник значи нешто повеќе од примањето на некој полнозначен збор, зашто сведочи за сфаќање на мислата на туѓиот речничен склоп" (Б. Конески, Историја..., 121).

„...најчесто калкираат луѓе што познаваат два или повеќе јазици, како и оние јазични средини во коишто билингвизмот ги зафатил пошироките слоеви на народот" (О. Јашар-Настева, МЈ, XIII-XIV, 111).

1.1. Македонскиот јазик, тоа е општопознато, претставува периферија на словенскиот јазичен свет, а говорите што ги истражуваме – долновардарските претставуваат истурен пункт од споменатава словенска (и македонска) општност кон византиската сфера. Ваквата детерминираност на овие говори условила интересот на славистите кон нив да се појави многу оддамна, или поконкретно: тој може да се следи уште од крајот на минатиот век и порано, почнувајки, главно, со проф. Ватрослав Облак.

1.2. Словенските племиња од тој дел на Македонија дошле во контакт со грчкиот јазик уште со самото доселување

на Балканот (VI век), но истражувањата укажуваат дека тие трпеле влијание не само од соседните грчки дијалекти, со кои биле во непосреден допир скоро 15 века, туку и од влашкиот и особено од турскиот јазик.

За ова наоѓаме објаснување во демографската ситуација во Долновардарско, каде што, според статистиката на К'нчов[8], кон почетокот на XX век, односот на македонското население кон грчкото и турското барем во одделни регии изнесувал приближно 1 : 1 : 1; присуството на влашкиот елемент, иако не толку изразен, сепак бил доволно силен.

2.1. Уште од претходните истражувања е констатирано дека во долновардарските говори во голема мера се присутни заемки од грчкиот и од турскиот јазик, навлезени во различни тематски подрачја што се во корелација со различните манифестации од животот на луѓето. Во таа смисла указателен е податокот што го дава З. Голомб за говорите во Солунско, имено дека „...туѓите зборови (главно турски и грчки...) претставуваат 40% од сите зборови дадени во речникот на Малецки..." треба уште да се потцрта дека освен чисто лексичките заемки поврзани со влијанијата на стопанската, општествената и духовната култура, се јавуваат заемки од граматки карактер, што несомнено е резултат на двојазичноста и тријазичноста на словенското население (мажите!) во македонските села (особено во јужна Македонија)"[2].

3.1. Зборувајќи за контактите на долновардарските дијалекти (дури и пошироко) со грчкиот и турскиот јазик треба да одбележиме дека тие контакти резултирале не само со директно позајмување на лексички единици, туку прави впечаток и големиот број случаи на калкирање, во кои се позајмува само внатрешната форма, содржината.

---

[1] В. Кънчовъ, *Македония, етнография и статистика*, София, 1970. (К'нчов македонското население го прикажува како бугарско).

[2] Зб. Голомб, *Два македонски говора (на Сухо и Висока во Солунско)*, МЈ, XIII-XIV, кн. 1-2, с. 262.

Присуството на калките, како и на позајмени службени зборови, претставува сериозна потврда за постоење на јазична интерференција, кога говорителот престанува да биде во можност да ги држи одвоено карактеристиките на својот јазик (говор) од оние на јазикот од кој позајмува (грчки или турски). Поинаку речено „за да може да се калкира, т.е. за да може да се преведе значењето на зборот или изразот, потребно е тоа да се свати. А за ова пак, нужно е познавање како на туѓиот јазик, така и на мајчиниот. За калкирање, како што истакнува Унбегаун, е потребен билингвизам. Од ова произлегува понатаму, најчесто калкирале луѓе што познаваат два или повеќе јазици, како и оние јазични средини во кои билингвизмот ги зафатил поширокте слоеви на народот".[3]

4.1. Проф. О. Ј. Настева успеала да издвои нешто околу 400 зборoформи и изрази во македонскиот јазик, калкирани од турскиот. Некои од нив ги пронашла имено во материјалите од дијалектите што се предмет на нашиов интерес – долновардарските.

Во првата група таа ги разгледува изведените калки во кои се зема содржината (значењето) на одделен збор и се преведува, пр. зборот *невестулка* 'ласица', изведено според турскиот назив *gelincik*, а ова од *gelin* 'невеста' (Воден), *невестул'ка* (Серско); *вечерно пиле* 'лилјак' според *gece kuşu* (тур. *gece* 'ноќ' и *kuşu* 'птица') – забележан во материјали од Солунско, с. Висока; во соседното село Сухо е регистрирана заемката *гиџе-кушу*.

4.2. Освен изведените постојат и семантички калки, нив ги разгледува во втора група. Специфично за нив е дека нема создавање на нов збор, туку се работи за проширување на регистарот на значењата на одделна лексема и тоа спрема образец од зборот што се јавува со исто основно значење во јазикот од кој се калкира. Конкретно зборот *дете* освен со основното значење во

[3] Оливера Јашар-Настева, *Македонските калки од турскиот јазик,* МЈ, XIII-XIV, с. 109-171.

јужните говори го среќаваме и со значење на 'син', а тоа второ значење се развило според образец од турскиот јазик во кој лексемата *çocuk* освен 'дете' значи и 'син', сп. пр. од Кукушко: *кумшијкта имáла аднó дéте и две мóми* (имала еден син и две ќерки). Изгледа ваквото проширено значење на зборот *дете* се јавува комплетно во јужните (егејски) говори македонски, О. Ј. Настева наведува пример (според А. Мазон) од Леринско: *Бéше éден тáтко и éдна мáјка. Имáја éдно дéте и éдна чýпа* (Мазон, с. 116)[4], и од Корчанско: *Bjë ena žena, imješe dvjë čeleti ena čupa i eno djëte* (Documents, 188)[5].

5.1. Сето ова е познато и може да се најде во извесни студии од областа на македонистиката, она што останало незабележано, поради суптилноста на проблемот, е дека освен позајмување на службени зборови среќаваме и нивно калкирање, а тоа значи дека се позајмува само нивната внатрешна страна, а не самите зборови (т.н. надворешна страна). Ваквото калкирање секако треба да се третира како резултат од постоење на многу висок степен на јазична интерференција, кога оној што позајмува е комплетно билингвален и го меша внатрешното устројство на својот роден говор (во овој случај македонските говори во Долновардарско) со јазикот од кој позајмува – грчкиот.

5.2. Во врска со моделот или образецот при калкирањето, независно дали се работи за изведени, семантички или фразеолошки калки, „некои лингвисти сметаат дека за поголемиот број калки што се употребуваат во европските јазици како модел послужил грчкиот јазик од кој преку латинскиот тие се распространиле понатаму. Талгрен, на пример, констатира дека приличен број такви калки се наоѓаат дури и во финскиот"[6].

Се разбира дека во јужните периферни македонски говори, кои што (како што рековме) скоро 1.500 год. живеат

[4] A. Mazon, *Contes slaves de la Macédoine sudoccidentale,* Paris, 1923.
[5] A. Mazon, *Documents, contes et chansons slaves de L`Albanie du sud,* Pariz, 1936.
[6] Оливера Јашар – Настева, види МЈ, г. 13-14.

во симбиоза со соседниот грчки јазик, позајмувањето (и калкирањето) е поизразено, па во тој контекст го гледаме калкирањето и на службените зборови. Меѓу аргументите што довеле до тоа, освен споменатиот многувековен контакт, треба да се земе предвид дека тоа влијание доаѓало од една средина којашто во економски, но и во културен поглед била повисоко поставена.

7.1. Појавата за која зборуваме – калкирање на службените зборови, според грчки образец, репрезентативно е изразено кај зборовната група предлози. До зачестената употреба на поодделни предлози во овие дијалекти се дошло не само поради познатото пренебрегнување на падежните наставки што следувало по губењето на деклинацијата, туку и со проширување на „регистарот на значењата”, преземајќи функции од други предлози според употребата („проширена”) на соодветниот предлог во грчкиот јазик.

7.2. Предлогот *въ*, во долновардарските говори обично *уф*, *у* или *аф*, многу често го среќаваме во конструкции (и реченици) коишто отстапуваат од нормата имено поради присуството на споменатиот предлог наместо предлогот *на*. Механизмите на ваквото функционирање на *во* се непознати или малку познати. Причините за ова треба да се бараат секако во неговата ограничена употреба (со такво значење) исклучиво во јужните говори, оние што биле во допир со грчкиот, што не е случај, на пр. со специфичната (и дијалектна) употреба на предлогот *на*, којшто сепак зафаќа пошироки ареали, на пр. присуството во акузативни конструкции се јавува скоро континуирано во западната и јужната македонска периферија[7], почнувајќи од Скопје, па преку Дебар и Костур сè до Солун.

7.3. Неочекувани се случаите (примерите) во кои предлогот *уф, у, аф* ја покрива основната употреба на предлогот *на*: да означува положба врз горната површина

[7] Г. Цыхун, *Типологические проблемы балканославянского языкового ареала*, Минск, 1981; К. Тошев, *Неколку иновации и доразвивање на некои предлози во градскиот струшки говор*, Прилози, МАНУ, Одделение за општествени науки, I, 1970, с. 105–112.

на предметот: *приближи́ при неа, тури́ ухо́то му аф мо́мин курем от гори* (Вер, 29); – *да стӑпнити уф узго́ри уф зми́ити* (Кул, 292); – *за ве́зми ви́лата у рӑнка́та, за распила́ј сно́питу у враш'и́луту* (Мал, 66).

Објаснување за ова треба да бараме во калкирање на грчкиот предлог εἰς кој што ја покрива употребата и на предлогот *на* и на предлогот *во*. Паралелна употреба на предлозите *на* и *во* забележуваме и во случаите кога се јавуваат наместо предлогот *кај: ка ути́шле уф пра́сити, си тарча́ло сӑто бил'у́к* (Кул, 265); – *царјут пусна хабер на зета му да дојди аф царјут* (Вер, 49); исто така: *калеко и утишел на един царски бахчеванџија* (Вер, 159); – *дујде́ на Ису́с иде́н мла́до де́ти* (Кул, 268).

8.1. И до сега беше познато дека во западното наречје (но и во Долновардарско) предлогот *од* го проширил регистарот на својата употреба: освен што ги изместил старите предлози изъ и съ, се јавува и како „граматички показател на односот на припадност во конструкција што го заменува стариот посесивен генитив – датив... И мегленоромanskиот и ароманскиот познаваат генитив со *de (di);* аром. *h'il'a di amira* 'ќерката на царот'. Посесивни конструкции со α῾π὾ο (од) познаваат и северните грчки говори. Овие конструкции се раширилe веројатно под романско влијание (тие биле познати веќе во вулгарниот латински)"[8]. Сп. примери од Солунско: *баш на Араплија имаше едно тӑрло от галичани* (Ват, 91); – *а пак нашто село беше от една голема ханумка* (Ват, 71); – *ка умракна́ вики, ве́ли стопа́нут ут ло́зито* (Кул, 315).

8.2. Освен ова, би се рекло калкирање на поширок (балкански) план, во говорите во Долновардарско среќаваме и други случаи на „внатрешна деривација" на предлогот *од*, кога под влијание на грчкиот јазик тој ја покрива употребата на неколку други предлози. Ова несомнено стои во врска со аналогната употреба на грчкиот предлог α῾π὾ο, којшто има многу широка употреба и се јавува со значење на: 'од', 'за', 'низ', 'во', 'до' и др. Прво ќе илустрираме

[8] Б. Конески, *Историја на македонскиот јазик*, Скопје 1981, с. 131.

за случаите кога *од (ут)* се јавува место предлогот 'за': *фăрли ина́ хо́ртума да сă врăзам ут крăсту да м'а џ'а́сниш'* (Мал, 53); – *а з'е́ва ма́јка-и ут ранка́та, з'е́ва идин пăнт'... ути́ват, ути́ват* (Мал, 52); – *да гу фати́ ут гăрклја́нут, ки му уда́виши* (Кул, 268); сп. – *си́ти л'у́ди сака́ле да се фа́тат ут не́гу* (Кул, 224).

Ваквата употреба на *од (ут)* е прилично раширена, освен во споменативе материјали од с. Сухо (Висока), Кулакија ја наоѓаме уште во биографските белешки на Т. Кехаев[9] од с. Ватилак: *си фанах от каикот и излегох...вонка от Вардар* (87), натаму во Зборникот од Ст. Верковиќ: *тогај го зева нас дуња ѓузели от рăнката, гу изваѓа вунка* (162).

8.3. Друг пример за калкирање на предлогот *ут (од)* – кога позајмил уште една внатрешна страна од грчкиот предлог ἀπό (ништо помалку интересен од претходно споменатиот случај), е кога се јавува во служба на предлогот 'низ'. Примерите што успеавме да ги изделиме се многубројни и од различни извори така што претпоставката за евентуални печатни грешки не може да се третира за аргументирана. Сп.: *прумина́ха ут мрăч'ува́та, исл'а́ха па́к на сф'ąти́лу* (Мал, 59); – *една́ какара́ска на бе́лијут о́л му фл'ази от уста́та му, та му изл'ази от гăзо*т (Вер, 30); – *то́а шо не флéва ут вра́та уф ма́ндрата* (Кул, 319).

8.4. Ќе завршиме со примери во кои *од* се јавува наместо предлогот 'по' (се разбира пак со калкирање од грчкиот јазик): *ут иди́н саха́т' гл'е́нда, н'е́ма да сă клăтни н'ắфту ут трит'а́* (Мал, 70); – *ут д'е́вит' мăсница за до́јди за ж'е́н'енти, за ве́зма арга́титу и стрăпуве́ту.*

Во повеќе примери овој предлог (со споменатава употреба) се јавува во придружба на прилогот 'сетне': *ут мрăва вр'ắм'ą с'е́тн'ą гу гл'е́дат и́ди наса́м сăс ко́н'у* (Мал, 59). Освен време покажува и простор: *го извлече от одајата, го таркал'а от скалите надолу* (Ват, 95).

1998

---

[9] Л. Милетичъ, *Изъ живота на Българите въ Солунско*, Македонски преглед, VIII, София, 1932, с. 65-98.

**КОН ИСТОРИЈАТА**
**НА МАКЕДОНСКИОТ ДИЈАЛЕКТЕН ЈАЗИК**[1]
**– врз материјалите од Кулакиското евангелие –**

1.1. Селото Кулакија се наоѓа во Солунско, непосредно до утоката на реката Вардар и секако претставува една од најистурените македонски точки на допир со византиска сфера. Од овој терен потекнува познатото *Кулакиско евангелие*[2], коешто претставува изборно евангелие, преведено на локален говор, или како што пишува на уводната страница: „...искарано[3] на тувашно збор на Вардариа". Текстот настанал во текот на 1863 г., пишуван е од Евстатиј Кипријади, со грчки букви, но – како што рековме – на долновардарски говор. Многу подоцна, француските слависти А. Мазон и А. Вајан го транскрибирале текстот и во четвртата деценија од нашиов век го напечатиле во Париз, во едицијата: Библиотека на балкански студии.

2.1. Споменатиов текст ни презентира еден македонски говор изложен на силно влијание на балканската јазична алијанса. Логичко објаснување за ова наоѓаме, меѓу дру-

[1] Види: К. Пеев, *За заменскиот систем во јужните македонски говори*. Јазичните појави во Битола и Битолско денеска и во минатото, МАНУ, 1988, с. 113-126.

[2] A. Mazon et A. Vaillant, *L`évangéliare de Kulakia, un parler slave du Bas-Vardar*. Bibliothèque d`études bálkaniques VI, Paris 1938.

[3] Придавката *искаран* со основно значење 'изваден' овде ја среќаваме со фигуративно значење: 'приготвен'.

гото, и во некои статистички податоци. Конкретно, само половина век по настанувањето на Евангелието (преводот), според етнографските податоци на К'нчов од почетокот на веков, селото веќе било погрчено[4]. Впрочем, и не само Кулакија, и другите солунски села, вклучувајќи го и самиот град, според споменатата статистика, имале население со изразито мешан етнички состав: процентуално изразено, македонското население во однос на другите националности, земени заедно (Грци, Турци, Власи и Евреи) изнесувало еден спрема пет. Тоа значи дека во Солунско постоеле сите услови за билингвино па и полилингвино население, имено мешањето на јазиците било толку напреднато, што нашиот (македонскиот) говорител престанал да може да ги држи одвоено особеностите на двата, односно на трите јазика, што претставува битен фактор за појава на јазична интерференција. При тоа, по сè изгледа дека доминацијата на турскиот елемент била особено изразена овде, бидејќи освен што биле во мнозинство, Турците исто така претставувале класа којашто господари административно-политички, економски и војнички.

3.1. Општата тенденција во развитокот на нашиот јазик за редуцирање на морфемите во деклинацијата на заменскиот систем во различните дијалекти различно е изразена. „Во источните говори процесот на изместување на старите падежни морфеми ги зафатил и долгите форми на личните заменки, така што во индиректниот објект се установила веќе обичната предлошка конструкција со *на*: *на мене* (м. мене), *на вас* (м. вам) и др. Во западното наречје се забележува процес на навлегување на долгата форма за акузатив и во сферата на индиректниот предмет: *нас ни* (спрема: нас не), *вас ви* (спрема: вас ве), *нив им* (спрема: нив ги). Се слуша и обратна замена: *ним ги* и сл."[5]

3.2. Познатата проширена употреба на кратката заменска форма *му* (како знак за индиректен објект, независно

[4] В. Кънчовъ, *Македония, етнография и статистика*, София 1970. К'нчов македонското население го прикажува како бугарско.

[5] Б. Конески, *Историја на македонскиот јазик*, Скопје 1982, с. 146.

од родот и бројот), регистрирана во југозападните, делумно и во централните говори, ја среќаваме и во материјалите од Кулакиското евангелие: *тóга му фатѝ* (наместо 'им фати') *óчите на нѝх, ем рéкал* (266); – *áку прущтáвати на л'ýдити кабаáтут му* (наместо 'кабаáтут им') (282).

Важно е да се истакне дека овде, освен тоа, наоѓаме примери во кои споменатава дативна форма *му* влегува и во сферата на директниот предмет (еднина и множина), односно „паѓа в очи дека кај преведувачот на Кулакиско евангелие понекогаш е пореметено чуството за корелација меѓу одделни типови зависност и нивните експоненти"[6]: *и му лекувá на бóлните л'ýди* (266); – *и сăти шо бéа на сóбăр, óчити му имáле упулéни кăт нéгу* (291); – *и ки му утẹ́пат на нéго* (267); – *паднá уф гăрдити, му гушнá* (281); – *распитáа на Пилáту, да му скăршат нóзити, и да му крéнат* (295); – *ка му слушáле Ученѝцити нéгови* (269); – *ѝлим óфците нé му слушáле на них* (319); – *и ки му прибéрам на нéгу сус мéне* (319); – *Как му слушá Исус, сạ чудѝ* (265); – *му си развикá идéн ут измикáрите, му пѝташи шо ки бѝдат вѝа* (289).

„Се чини дека во говорот на Кулакија *му* (заменката) прераснува во универзален сигнал на објектска врска било да се работи за директен било за индиректен објект, било во еднина било во множина"[7], сепак, првичниот (регуларниот) модел за изразување на директниот објект уште егзистира, понекогаш дури и паралелно со новиот (во иста реченица); сп.: *и гу фатѝа арамѝите, и му субликóа на нéгу* (277); – *да гу фатѝ ут гăркл'áнут, ки му удáваши* (268).

3.3. Интересен, поточно речено индикативен аргумент за тезата дека во Кулакија уште кон средината на минатиот век е забележано нивелирањето на падежните остатоци и кај заменките, претставуваат и случаите кога кратката заменска форма за директен објект за ж.р. *ја* (овде *а*) ја

---

[6] С. Тополињска, *Од синтаксата на македонските евангелија*, Прилози – 2, Одделение за лингвистика и литературна наука, МАНУ, Скопје 1989, с. 148.

[7] С. Тополињска, види фуснота 5.

проширила својата функција, аналогно на заменката *му*, па освен за женски се јавува и за машки род и за множина, а поретко дури се вклучува и во дативни конструкции; сп.: *дáрут шо а зéхти, па дáр да а дáвати* (323); – *дујдé Марúа (Магдалена) и дрýгата Марúа, а гледáа грóбут* (289);– *и Господúнова рăка бéши наврас нéгу, и а чýваши* (322); – *ка испаднáле на сýхуту, а глéдат óгин запалéна* (338); – *úдат кад нéго, а нóсиа идéн фатéн на носилóто* (283); – *óти он а дрăжиши кéсито и пáрити* (288); – *и а пуштúл на нúх на лóзиту* (315); – *јáс а чýах на нúх су úмито сфóј* (261); – *и на тúи óфци а вúка на úмито* (319); – *на вúа дванадесет а пуштúл Исус, и му пувéл'а на нúх* (323); – *па јарaцúите а зéле на измиќáрите* (269); – *извадú двé цéли (цéло* 'вид монета'*), му а дал на пúтропот* (277); – *сúти вúа а чувáх ут млáдус* (268) – *а слýшиши нéгувúти прикáзни* (292); – *и шо ки нáјдиш сиромáси, крúви, слéпи, лóши, áрни, зáиси а вáка* (273).

3.4. Како што рековме, во проширената и нерегуларна употреба на кратката заменска форма за директен објект, ж.р., *(ј)а* треба да ги вклучиме и случаите во кои таа се јавува во дативни конструкции: *рéчи а на нéа ... да ми пумáга* (292); – *гуворú Исус да а ричé на неа* (292).

Во примерот што следува, клитичката форма за директен објект **а**, во истата реченична конструкција се јавува во служба на двата предмета (прав и неправ), а освен тоа, во почетокот ја среќаваме дативната заменка за женски род *ѝ* во функција на директен објект (м. 'го'): *рéкал: Вá ки чúнам: ки ѝ расúпам амбáрут, да ки а прáвам пóгулéм ... да ки а рéчам на дýша ми* (177).

До која степен има нерегуларности во деклинацијата на заменскиот систем, односно до која степен тој е опфатен од силна корозија во говорот на село Кулакија ќе илустрираме уште со неколку примери: *чáшата шо пúјам јáс, ки гу пúити* (286); – *и му а давáле на нéгу кнúга ут Профúтин ... и ка гу утфурú кнúгата, а нашăл на местото шо бéши писáно* (291) – *и ка гу затфорú кнúгата, и а му дадé на измичúата* (291); – *нé гу пуштú пу л'ýдито да и*

*сăди на л'ýдито, туку да си уткúнат* (292); – *ка испаднá тóа измиќáрот ут тáмо, а нáшал идéн ут измиќáрито шо бéа зáино ... да гу фатú ут гăркл'áнот, ки му удáваши, ем му вéлеши* (268); – *тóа пáк шо не а милýва на мéн* (319); – *прикáзната шо слýшите, нé-ј мóа, туку ут Тáтко ми шо ми а пуштúл на л'ýдите* (320).

4.1. Второто прашање од заменскиот систем што сакаме да го анализираме е иницирано од фактот дека во материјалите од Кулакиското евангелие многу се чести примерите во кои наместо очекуваните форми на „повратната" заменка 'себе' ги среќаваме формите на личните заменки: *да си раздéл'ат лáфови меѓу них* (262); – *ем вел'áле мигу них* (255). Оваа ситуација е регистрирана и пошироко за Солунско (Лагадинско) од проф. З. Голомб: „освен *сă<sę* и *си<si* проклитичко-енклитички акузативни и дативни форми, сите други форми на првобитната „повратна" заменка се загубиле ... старата заменка *с'éб'а* е застапена од соодветните форми на личната заменка"[8].

Оваа специфичност зафаќа повеќе ареали во југоисточните македонски говори[9], меѓутоа треба да истакнеме дека во соседниот воденски говор В. Думев го споменува присуството на „повратна" заменка 'себе', но со член и со именска функција: *нáј-мúлу нéшчу нă-сéкуј чувéк е сéбтуму*[10].

4.2. Во споменатиов контекст треба да додадеме дека и посвојноста често, не секогаш, се изразува со „личните" посвојни заменки, наспрема „повратните": *јá сам алúз офчáр áрин, и знáм мóити óфци* (311); – *áку не пруштáвати сéкуј на нéговóто брат уф сăрцито вáша* (268); – *и гу качú на нéгууто дубúток и гу носú на спитáл'а* (277); – *дýри на сáморóден нéгуво Син му а дáл за них* (292).

Покрај ваквите случаи, припадноста да се изразува со „лични" посвојни заменки, среќаваме и примери во кои

[8] З. Голомб, *Два македонски говора на Сухо и Висока во Солунско*, сп. „Македонски јазик", XIII - XIV, с. 198.

[9] К. Пеев, *Кукушкиот говор*, I, Скопје 1987, с. 208.

[10] В. Думевъ, *Воденскиятъ говоръ*, сп. „Македонски Прегледъ", XIII, София 1943, кн. 4, с. 54.

истите односи се изразуваат директно со предлогот *на* + форма од личните заменки: *áку пруштáвати на л'удити кабаáтут му на ни́х* (м. 'нивен') *и тáтко му* (м. 'им') ... *ки и пруштáва на вáс* (282); – *тáтко му на нéгу* (м. 'негов') *му дујдéл Светáго Дух* (322); – *шо му вéл'ат Пéтрос, и Андреа брáт му на нéгу* (322).

4.21. Сепак иако ретко во функција на посвојност ќе ја сретнеме и „присвојната" заменка: *јáс а чу́ах на ни́х су и́мито сфóј* (261); – *и кажувáх сфóјто и́ми на л'у́дито* (261). Ако за овие форми може да се каже дека функционираат напоредно со „личните" посвојни заменки, сепак има други случаи што сведочат дека пишувачот на Евангелието немал усет за правилна употреба на заменката 'свој': *чéдо и ти сé су мéни, и сăти шо са мој, свóи са* (м. 'твои') (281).

4.3. Во врска со изразувањето на посвојноста и поранешните истражувачи на Кулакиското евангелие го истакнуваат следниов момент: „... во Кулакија привлекуваат внимание конструкциите со редуплицираните експоненти на посвојност, сп. XV/26 *брáт ти дујдé тфóј*; – XV/27 *тáтко му нéгув испаднá*[11]. Веруваме дека има основа оваа поставка да биде проширена како: општа редупликација на заменските форми независно дали изразуваат посвојност или пак се вградуваат во индиректниот предмет; сп.: *и му западнá при нéгу ду нозити му, му вéлиши* (279); – *тоа си нал'ути стопáнот, му ричé на измиќáрут му* (278); – *му си молиши да му оди уф ку́ќата му* (276); – *му си навидé главáта му* (293).

Разгледуваните случаи наложуваат извесна асоцијација со слични примери од турскиот јазик. Се разбира дека не се работи за комплетно отсликување на појавата, туку за едно општо придржување на сличен модел во турскиот јазик, конкретно за една плеонастичка употреба.

Овде би можеле да се приклучат и негираните императивни форми во кои среќаваме две клитики од

[11] С. Тополињска, види фуснота 6, с. 145.

„повратната“ заменка, едната во проклиза, а втората инкорпорирана (и видоизменатата) во наставката: *илим за вá ним си радувáјтиси* (292).

4.4. Во Кулакиското евангелие, во врска со употребата на кратките заменски форми како експоненти на посвојноста, на формален план е присутна уште една специфичност, позната и од другите југоисточни говори[12]. Се работи за состави со роднински имиња, кога зборот кому му се препишува припадноста е субјект во реченицата и во таквите состави место очекуваната кратка форма *си* од „повратната” заменка, се јавуваат кратките форми од личните заменки: *милýва, дéтито или кéрка му повики* (м. 'ќерка си') (263).

5.1. Навлегувањето на неодредената заменка 'некој' во семантичкиот круг на одречната 'никој' е познато и од други материјали што се однесуваат на југоисточните говори[13]. Од Кулакија: *толку гудини шо ти работам, и нéкој пăт, не ти расипáх ќéфут* (281); – *сăто имáн'о си гу дадé пу икимџиити, не можá да си лекýва ут нéкуј* (276). Сп. уште: *дéца дáли имати ништо за јадéни* (227).

6.1.Она што предизвикува интерес, и што е регионално маркирано за југоисточните говори, претставуваат случаите во кои го среќаваме стандардниот редослед и во формите на императивот; сп. пр. од Кулакиското евангелие: *и а-звадéјти данáкут ранéтито, заклáјти гу* (281) – значи во првиот пример кратката заменска форма е во проклиза во однос на императивот, а во вториот (во истава реченица) заменката доаѓа по глаголот. Повеќе вакви случаи среќаваме во Зборникот на Шапкарев, забележани во Кукушко: *Как си му чинíл, такá óди, го спастри*; – *а сéга óди на брáт тú, го вúки и нéго*; – *нека пúтиме труúца дýши, и ако рéчат да ме изéдеш, тугај ме изéди*[14]. Наведовме повеќе примери од еден соседен говор, бидејќи се работи за еден необичен

[12] К. Пеев, *Кукушкиот говор*, I, с. 209.

[13] Б. Конески, *Македонскиот XIX век*, Скопје 1968, *Јазични белешки за приказните од Солунско од Збирката на Верковиќ*, с. 168.

[14] К. Шапкарев, СбНУ, IV, 352, 361.

феномен, а дека не е превид ни потврдува и примерот од монографијата Гевгелискиот говор: *јас ќи дăржум, ти ел'-гу-зáкули.*

1995

## ОДЗИВИ НА СТРАНСКИ И ДОМАШНИ СЛАВИСТИ
## ЗА ДИЈАЛЕКТНИТЕ ИСТРАЖУВАЊА НА ПЕЕВ (НА АНГЛИСКИ ЈАЗИК)

*Во неможност да ги задоволиме барањата на Македонците од дијаспората ''Речникот на македонските говори од југоисточниот егејски дел''* (I-VI том) *да биде преведен на англиски јазик, се определивме да претставиме дел од искажувањата на познати лингвисти во кои со критички поглед се оценува работата врз Речникот. Исто така на сублимиран начин, е претставен дел од богатството на народниот јазик во Долновардарско и пошироко со јасна цел: на тој начин да се зачува македонската реч од Солунско, Кукушко, Воденско, Серско, и за идните генерации, зашто очигледно е дека кај третата генерација мајчиниот збор полека тоне во заборав.*

Reviews and recensions
on Professor Kosta Peev's work by Macedonian and foreign linguists

**Academician Blazhe Ristovski**
Excerpt from the article "Monumental work in Macedonian Linguistics", "Utrinski vesnik" (Morning news) 28 January 2000.

I evaluate Professor Kosta Peev's monumental work with great respect; of a devoted and passionate scholar who has spent his lifetime to the resurrection of an organic part of a historical ethno-cultural subject – the south-eastern dialectal varieties of the Macedonian language spoken in the Aegean part of Macedonia – which relentlessly is fading away and dying out... The Macedonian folksongs and folk dances are disappearing; the Macedonian word can be hardly heard in the areas of Salonica, Kukush, Seres, Kavala and Drama; the Macedonian whisper is being choked in the countryside of Lerin and Kostur.

In the introduction the author surveys... the demographic changes that took place in the lower Vardar region and presents the basic characteristics of the almost extinct Macedonian regional colloquial speeches of Kukush, Salonica, Ser, Voden, Enijevardar, even the southern Gevgelian, putting the emphasis on the lexical layers with a special stress on the specific phenomena on its, phonological and morphological structure and syntax... Dr. Kosta Peev became a well known dialectologist with his research work in the field of Southern Macedonian dialects. He became a member of the team working on the "Macedonian Dialectical Atlas", and

was a member of the team of workers of international research projects organized by the Linguistic Department of the Macedonian Academy of Sciences and Arts, i.e.: The Slavic Linguistic Atlas and the Carpathian Dialectological Atlas. Familiar with the Slavic languages, Peev has carried out his research work in the field of Slavic Dialectology with competence, with a special emphasis on the South Macedonian areal. His numerous dialectological studies published at home and abroad, particularly with his monographic series in two volumes on the Kukush speech he has become well known dialectologist among the scholarly world. Now he has made a new start in presenting the dialectical lexical wealth and has started a new furrow in an unplowed field.

**Academician Bozhidar Vidoeski**
Excerpt from a recension

The study and the presentation of the dialectal wealth of the Macedonian regional colloquial speech of almost two decade's duration represents an important segment of the science of language, particularly in the Slavonic world (the work on the national atlas, the Slavonic linguistic atlas and the Carpathian Dialectical Atlas). However, the presentation of the lexical wealth of the regional colloquial speeches, in dialectal dictionaries, somehow, leggs behind. In this respect, Professor Kosta Peev's works represent a pioneering work in our country, even more so, the published monograph series on the Macedonian linguistic area; the lexis has been presented in a limited scope – as a variant of the literary standard, and now we are faced with a serious attempt for a complete presentation of the lexical wealth of the South-Eastern Macedonian speeches.

**Academician Ivan Dorovski,**
Slovnik makedonských nařeči, Slovanski jýh, r. 2. Brno 2020,
Excerpt from a review

The dictionaries of respective dialects are of particular importance, since some of those dialects are disappearing irretrievably under various conditions.

In this respect, the Dictionary of south- eastern Macedonian speech varieties represents an important contribution to the preservation of the local speeches from complete oblivion. The two volume dictionary which professor Peev, a devoted scholar and B. Vidoeski's student, has already presented to the Macedonian and European public: dialectologists, lexicologists, etymologists and linguists in general. The author had started his thorny path and painstaking work with the study on the Doiran dialect (1979) and the two volume monograph series on the Kukush Dialect (1. 1988, 2. 1989). In this way the author has prepared a terrain for theoretical and scholarly treatment of the linguistic material.

**Academician Zuzana Topolinjska**
Excerpt from a recension

The dictionary represents a part of the project "Macedonian Dialects in the Aegean part of Macedonia", under the auspices of the Macedonian Academy of Sciences and Arts.

I evaluate Professor Kosta Peev's work as a high achievement. It represents an important document which critically elaborates the lexical wealth of the south-eastern Macedonian speech. Such a work does not exist in the Slavic science of language and its great importance is based on the fact that the material comes from a dialectal varieties of speech which nowadays are not alive any more in their source region; they could be heard only from the mouths of a small number of migrants representative of the oldest generation,

